




Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје
Филолошки факултет „Блаже Конески“ - Скопје

МЕЃУНАРОДЕН НАУЧЕН СИМПОЗИУМ

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК, ЛИТЕРАТУРА И КУЛТУРА

СКОПЈЕ, 15-16 декември 2011

СКОПЈЕ, 2012

**Издавач:** Филолошки факултет „Блаже Конески“ – Скопје

**За издавачот:** Проф. д-р Славица Велева, декан на факултетот



**Јазична редакција и лектура:**
Димитар Пандев

**Коректура:**
Ана Азеска

**Компјутерска подготовка и печат:**
БороГрафика

**Тираж:** 300 примероци

Рефератите од Меѓународниот научен симпозиум одржан на 15-16 декември 2011 година во Скопје е во организација на Филолошки факултет „Блаже Конески“, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ и Институт за македонска литература од Скопје

Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ во Скопје
Филолошки факултет „Блаже Конески“ - Скопје

# МЕЃУНАРОДЕН НАУЧЕН СИМПОЗИУМ
# *БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК, ЛИТЕРАТУРА И КУЛТУРА*

(15-16 декември 2011 година – Скопје)

Скопје, 2012

# СОДРЖИНА

## ИСКАЖУВАЊА ЗА БЛАЖЕ КОНЕСКИ



## ПЛЕНАРНА СЕСИЈА

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ
## И КОНТРАСТИВНАТА ЛИНГВИСТИКА

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКАТА ЛИТЕРАТУРА

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКАТА КУЛТУРА

*Трајко Сшамашоски*

# МОИТЕ КОНТАКТИ СО КОНЕСКИ ПРЕКУ ПИШАН ЗБОР

Горд сум што припаѓам на првата генерација студенти на Групата македонски јазик на тукушто основаниот Филолошки факултет (дипломирав во редовниот рок, во 1950), на кој почитуваниот професор ни предаваше дури три предмета (општа лингвистика, старословенски јазик и историја на македонскиот јазик). Секое негово предавање беше голема возбуда за нас студентите како поради запознавањето со материјата што ни се соопштуваше, уште повеќе со начинот на кој таа ни се прикажуваше. Беше тоа прекрасна средба со лингвистичката мисла на младиот професор (меѓу слушателите имаше и повозрасни од него).

Сега, моите контакти со професорот преку пишаниот збор (јас за неговото дело, тој за мои пројави, а исто така и за заеднички проекти) по хронолошки редослед.

1. Набргу по дипломирањето, веќе во 1951 ја основав емисијата *Македонски јазик – низ историјата и практиката.* Емисијата одеше на Радио Скопје секоја среда во траење од 15 минути (седум страници чукан текст со новинарски проред). Текстовите не ги пишував само јас, туку и моите професори Конески, Поленаковиќ и Тошев и мои колеги од студентските клупи, пред сè Благоја Корубин и Тодор Димитровски. Како што кажува и самиот наслов, емисијата имаше два дела книжевноисториски и јазичнопрактичен. Тоа беше време на скорешна кодификација на македонскиот литературен јазик, па имаше голема потреба од запознавање на поширокота јавност со историјата на македонскиот јазик, но и од укажување на актуелните прашања на јазичната практика.

Оваа емисија беше прв обид воопшто посветен на укажување и на решавање на актуелните прашања на јазичната форма, повеќе години пред да се појават рубрики од таков вид во други медиуми (Поуки за јазикот, По трагите на црвеното мастило и друго, па сè до легендарното Јазично катче на Благоја Корубин). Емисијата ја водев полни 12 години.

Бев возбуден кога многу брзо по основањето на емисијата бев повикан во кабинетот на Конески. Не знаев ништо за поводот на таа

средба. Кога отидов, видов на бирото од професорот папка со текстови од десетина емисии. Професорот веднаш настапи со објаснување на поканата. Ми рече дека бил замолен од раководството на Радио Скопје да ги погледа текстовите и да даде своја оцена. На ваков начин сакаше да ми ја соопшти и лично оцената. Се разбира дека својата оцена ја доставил до раководството што го ангажирало, а мене само ми рече дека таа била позитивна и ми препорача и понатаму да продолжам во оваа насока.

Во тие први години на слободен живот, ништо не се оставаше на случајноста. Раководството на Радио Скопје сакало да има оцена, а со тоа и покритие од компетентно лице за оваа своја емисија. Не треба да кажувам дека оваа постапка на раководството одела без никакво мое информирање. Тоа беше прва рецензија на моја јазичнотворечка дејност од страна на почитуваниот професор.

2. Многу брзо по оваа средба следуваше нова. Веројатно, поттикнат од оваа емисија, професорот ме покани да напишам по свој избор пригоден текст од историјата на македонскиот јазик за објавување во тогаш единствениот весник „Нова Македонија“. Нормално, таквата понуда не можеше да се одбие. Го предложив текстот *Македонски текстови пишани со грчко писмо*. Видов дека текстови напишале и нашите професори Конески и Х. Поленаковиќ, а со нив и нивните ученици П. Михаилов, Р. Угринова, Т. Димитровски и К. Мукаетов. Професорот Конески ги собрал сите текстови и ги објавил во заедничка посебна книшка *Од историјата на македонскиот јазик,* „Нова Македонија“, 1952, 70 стр. Колку Конески го ценел овој заеднички труд зборува и фактот што тој го внел и во својата строго селектирана библиографија (в. *Споменица* посветена на Блаже Конески, редовен член на Македонската академија на науките, МАНУ, Скопје, 1994). Проф. Конески беше свесен за потребите на денот, па се определи и на ваков начин да помогне за ширењето на јазичната култура и да ја задоволи желбата за сознанија во оваа област кај пошироката интелектуална јавност. Да имаме предвид дека книшката настана во време кога не беше уште основан Институтот за македонски јазик, кога скудоста од македонистички кадри беше голема. Во исто време, проф. Конески ги собра своите први текстови од областа на македонскиот јазик и ги објави во книшката *За македонскиот литературен јазик,* „Кочо Рацин“, Скопје, 1952, 92 стр.

3. Наредните години беа исполнети со секојдневни контакти со професорот околу проектот *Речник на македонскиот јазик*, најпрво во ангажирањето за ексцерпција на материјал од разни извори ( 1952-1954), а потоа и за обработка на материјалот (1 декември 1954). И обичниот читател на Речникот ќе ја забележи разликата во обработката на материјалот од една буква до друга, па дури и од една лексичка единица до

друга. Впрочем, првобитната замисла беше дека Речникот треба да излезе во еден том со околу 40.000 зборови и со обработка само на нивните основни значења. Но, како и секоја работа, така и макотрпната работа врз Речникот ги загреваше неговите составувачи, па тие постојано ги издигаа критериумите на обработката. Така и се дојде до тритомен речник со близу 70.000 единици. Колку труд е вложен нека посведочи еден сув податок: секој од тројцата составувачи одработи материјал отчукан на околу 2.200 страници новинарски проред или уште поедноставно: секој од нив – по еден отпечатен том.

Тешко можат да се опишат секојдневните разговори со редакторот и на соработниците меѓусебе за секој одделен збор што поради својата многузначност бара и посложена обработка (предлозите, глаголите со пофреквентна употреба и сл.). Така и се дојде до она што е очебијно и за оние негови корисници што не се посебно верзирани во лексикографската работа. Вториот и третиот том на Речникот се всушност толковни и тоа со многу подробна обработка (одделни единици имаат и по неколку десетици значења и подзначења).

Многу им ги импонираа на составувачите оцените за Речникот искажани при посетата на нашиот лингвистички центар и особено нивната средба со нас. Мнозина од нив се искажуваа најласкаво за овој лексикографски труд, а некои и пред редакторот им предлагаа на составувачите да им се додели докторска титула за овој труд. Тие добро знаеја, особено еден од најугледните меѓу нив – Станислав Славски – дека е тој прв поцелосен отпечатен речник на македонскиот јазик и дека само и со таа своја првичност влегува во историјата на македонистиката ( како Вуковиот – кај Србите, Геровиот – кај Бугарите и сл.).

Допрва по излегувањето на нашиов тритомник се јавија и повеќе помали и поголеми двојазични речници, некои од нив и како обични преводи.

Природно, Речникот сретна добар однос во научната јавност. Сакам при овој повод да ја потцртам оцената на угледниот српски славист Михаило Стевановиќ, професор на предвоениот Филозофски факултет во Скопје: „И благодарејќи на свеста за потребата од ова дело и на прилежноста на соработниците, за нивната дораснатост за таа работа и пожртвуваност, првата книга на Речникот еве веќе е готова. Во него е дадена, мајсторски пробрана, македонската фразеологија, што претставува мошне позитивна страна на Речникот“. Како долгогодишен директор на Институтот за српски јазик, во кој се работеше истовремено на голем, енциклопедиски речник на српскиот јазик, на акад. Михаило Стевановиќ проблемите му беа многу добро јасни пред кои се исправаат составувачите на пообемни речници.

Кога веќе ја споменав оцената на Михаило Стевановиќ за внесената фразеологија во нашиот Речник, сакам да укажам дека проф. Рециналд де Бреј, шеф на славистиката во Австралија, во своето прис-

тапно предавање при изборот за член на МАНУ ја одбра темата за фразеологијата на две лексеми - именката *рабоша* и глаголот *рабоши*, вчудоневидувачка по своето богатство.

Блаже Конески внимателно ги следеше оцените за овој наш колективен труд, па не пропушти да ја искаже и својата оцена дека „појавата на Речникот веќе многу значеше во психолошка смисла, бидејќи придонесе за зацврстување на самото чувство за стабилноста на младиот литературен јазик. Се внесуваше ред и прегледност во една област што немаше дотогаш сосема јасни оцрти и од самото тоа произлегуваше релаксација во културно - активната средина".

4. На покана од Друштвото за македонски јазик и литература „Крум Тошев" во Прилеп имав можност на 24. 12. 1977 пред поширок круг слушатели да зборувам за *Грамашикаша на македонскиош јазик* на Конески, а по повод 25 - годишнината од излегувањето на нејзиниот прв дел. Не ми беше кажано од организаторот дека на ова одбележување лично ќе присуствува и нејзиниот автор. Кога само на ден - два пред тргнувањето за Прилеп разбрав дека на таа манифестација ќе присуствува и самиот автор, возбудата кај мене порасна. Зошто да не кажам и сега: при разговорот со великанот на посериозни теми чувствував и извесна доза на трема. Добро знаев дека трема чувствувале и негови колеги од МАНУ. Го толкувам тоа како почит кон големината на личноста.

Предавањето мина со беспрекорно внимание на присутните, голем дел негови лични пријатели и сите негови сограѓани. Оцената на мојот настап беше позитивна и од страна на самиот Конески, верувам не само куртоазно. А зошто, меѓу другото? Па јас тогаш набројувајќи дел од дотогашните негови лингвистички трудови, првпат споменав јавно дека тој е автор и на *Исшориска фонолоīија на македонскиош јазик,* која се појави дури во 1983 во Хајделберг на англиски јазик во угледна едиција, а речиси по две децении подоцна (2001) и во оригиналот. Овој податок ми беше познат, бидејќи авторот депонира еден примерок отчукан на обична машина за пишување во Библиотеката на ИМЈ „Крсте Мисирков". Подоцна (1981) напишав и поподробен текст за ова дело и го објавив во наше стручно списание. И денеска држам до мојот тогашен заклучок дека „Историската фонологија на македонскиот јазик на Конески е аголен камен, меѓник..." односно дека „таа претставува неразделна целина со неговата „Историја на македонскиот јазик".

5. Се најдовме заедно со Конески одново во 1978 овој пат пред непријатна задача. Требаше да се изгради став околу најновиот, овој пат фронтален и колективен напад од страна на бугарската лингвистика врз самобитноста на македонскиот јазик. Тоа го стори колективно Институтот за бугарски јазик во обемниот текст „*Единсшвошо на българския език в миналошо и днес* " („Български език", XXVIII, 1978, кн. 1, стр. 3 - 73).

Се искористи одбележувањето на стогодишнината од ослободувањето на Бугарија да се аргументираат, со научна подлога, ставовите против македонскиот литературен јазик и се прогласи тој „теоретски“ како „писмена регионална норма на бугарскиот јазик“ и така се изедначи со јазикот на католичките доселеници од Бугарија во Банат. Со ваков колективен настап сакаше да се каже дека ова е официјалниот став, а не изолирано мислење на некој поединец.

Нормално, најмногу заради иднината, ние безрезервно, се определивме за одговор на овој текст. Конески и јас се договоривме, како личности што во моментот беа на чело на МАНУ, односно на ИМЈ, дека нашиот одговор треба да биде достоинствен и со цитати на мислења за самобитноста на македонскиот јазик од истакнати имиња на науката и на јавниот живот воопшто, и тоа искажани во време кога Македонија немала своја самостојност. Како пандан на Институтот за бугарски јазик се реши да биде Институтот за македонски јазик и нашиот текст да биде објавен како посебна книга во неговата едиција, *Посебни изданија.* Се разбира, ова мислење, како и изборот на редакциски одбор (Блаже Конески, Трајко Стаматоски и Тодор Димитровски) ги усвоі и ги изврши Научниот совет на Институтот. Нашиот одговор истовремено беше објавен и на руски и на англиски јазик, а нешто подоцна и на српскохрватски јазик (Сараево, 1980) и на есперанто (Загреб, 1982). За да остане забележано за историјата на македонскиот јазик, ќе кажам уште дека воведниот текст на нашиот одговор е речиси целосно дело на Конески со незначителни сугестии на другите двајца членови на редакцискиот одбор. Нивниот ангажман беше нешто поголем во изборот на текстовите во делот *Искажувања.*

Каков беше одѕивот на оваа полемика во светската научна јавност, меѓу славистите? Доволно е при овој повод сосема накратко да ги спомнам оцените на авторите од предговорите на изданијата на српскохрватски и на есперанто. Хорас Лант (изданието на српскохрватски) напиша дека бугарскиот текст „е наполно незналечки што се однесува до лингвистичката теорија“, дека е „непријатен, неразбирлив напад, наполно ненаучно заснован“, а дека македонските лингвисти „дале многу достоинствен одговор“. Далибор Брозовиќ (изданието на есперанто) оцени дека „Конкретното побивање на големобугарската теза би давало на таа теза важност и сериозност што таа ги нема“.

6. Во 1986 ги собрав моите веќе објавени прилози по разни списанија за творештвото на наши угледни творци, од Пејчиновиќ до Конески и ракописот под наслов *Борба за македонски литературен јазик* го предложив на издавачката куќа „Мисла“. Не поставив никакви барања во однос на изборот на рецензенти. Сметав дека текстовите се веќе објавени и со тоа изложени на судот на јавноста, и дека не е потребен рецензент туку дека одговорноста е лично моја. Но редакцијата нормално

си има своја процедура, па ги одбра за рецезенти Блаже Конески и Тодор Димитровски.

Книгата беше брзо отпечатена и беше закажана промоција. Се разбира, промотор по избор на раководството на Издателството беше Блаже Конески. Во преполнетиот салон на „Мисла“ на 26 март тој одржа инспиративна беседа, без читање пишан текст. Бев малку изненаден кога ја видов беседата објавена некој ден потоа во в. „Нова Македонија“ под наслов *Слово за јазикот* (во бројот 29. III 1986).

Значајно ми е што промоторот високо ја оцени мојата активност во проучувањето на графиските системи на десетина наши творци од XIX век со зборовите: „Трајко Стаматоски во своите изучувања на македонскиот писмен јазик пројави посебен интерес за неговата графиска страна. Тоа што од други се правеше спорадично, тој се постара да го обработи по еден систематичен начин и со тоа придонесе да ни биде појасна сликата за примената на различни модификации на кирилската графија во нашата писменост од минатиот и од овој век“.

Не беше ова прва средба на Конески со овој дел од мојата книга. Тој беше главен рецензент на мојот хабилитациски труд *Графискиот систем во Македонија во XIX век*, Скопје 1970. Тогаш сериозно го разгледа трудот и даде убава идеја – тој да се дополни и со графиските системи на архаизаторите на македонскиот јазик, какви што се сметаа Прличев и Жинзифов и тој да добие уште поцелосна форма. Јас наивно ги изоставив нив, бидејќи сметав дека тие на држат до перспективниот израз по кој е тргната напредната графиска мисла и кај нас и надвор, во непосредното соседство.

Ова не е најсуштественото во оцената што ја искажа Конески за оваа моја книга. Откако укажа на студиите посветени на јазикот во периодот меѓу двете светски војни и во годините на НОВ, тој одбележа (го цитирам прецизно овој дел од причини што до текстот потешко се доаѓа, што почесто се користи, а понекогаш и со неточности!): „Од ден на ден се пишува тогаш, се разбира илегално, еден антифашистички манифест на македонски јазик. На тој јазик на обесправен мал народ и не можеше тогаш да се прогласува нешто друго освен слободарски збор. Упорно го премолчуваат тоа оние што негирајќи ја македонската национална индивидуалност, сакаат да создадат впечаток дека македонскиот литературен јазик нема свои историски корени и дека тој е само продукт на некаква политичка комбинаторика. Книгата на Стаматоски со изобилен материјал, документирано ја разобличува таа антинаучна позиција на балканските хегемонисти. Така, доаѓаме до идејата што се содржи во насловот на таа книга: *Борба за македонски литературен јазик*. Со тешка борба, чекор по чекор, во минатото кај нас требало да се завојува правото на употреба литературен јазик, а еве веќе четири децении пак трае борбата да се зачува тоа право“.

И поентата:

„Послушајте, Македонци! Бидете на штрек пред такви „правни" диверзии, од каде и да идат, со кои се фрла кал на нашите светли датуми и нашето постоење. За нас повеќе, отколку за многу други во светот, јазикот претставува со сè што е на него создадено, како говорен и како пишуван текст, најголемо приближување до идеалната татковина, тој е всушност наша комплетна татковина. И оние наши места што се испустени живеат во нашата традиција со песните, приказните, гатанките и со пословиците, запишани некогаш во нив, и оние наши места што се испустени ги опишува, опева и ги слави современата литература на македонски јазик. Затоа и во моменти на ломења, раслојувања и на колебања, последно што треба да ни паѓа на ум е да ги поставуваме придобивките под прашање на нашата самостојна акција на јазичен план".

Горд сум што оваа моја книга ги поттикна овие мудри мисли на Конески. Добро знам дека со тие свои мисли тој легнуваше и стануваше. Верувам дека оваа моја книга Конески ја сфати како наше извесно доискажување по повод нападите од страна на бугарската славистика, изнесени во нашиот одговор со студијата *За македонскиот јазик.*

7. Не случајно Конески ги повика Македонците да бидат на штрек „пред такви ‚правни' диверзии, од каде и да идат". Напаѓан постојано и јавно од претставници на нашиот источен сосед (научници, политичари и обични дилетанти), срамежливо и поретко и од домашни „зналци", тој беше изградил одбранбени механизми за прецизно следење на таквите активности. Како да имаше поставено некаков радар кој ги следи и ги прифаќа сигналите. При подготовката на мојот нареден настап во одбрана на македонскиот јазик, кога почна дома, уште пред раслојувањето на Југославија, да го етикетираат како „човек што го предал македонското писмо и јазик", како „човек од кого е создаден еден од најголемите македонски култови", како голем сталинист, а потоа и како „џуџето од Небрегово" итн., смирено ме убедуваше дека не треба да го бранам, дека е залудно да се спори со нив, дека тие добиваат сигнали за да ги почнат нападите и во која насока да ги водат и дека потоа ќе добијат сигнали кога веќе ќе треба да ги прекинат. Му реков дека можеби првпат на теми од заедничката работа нема да го послушам, зашто сметам дека веќе не станува збор за напад врз одделна личност, туку за напад македонистиката, воопшто. Размислував вапцаровски: што значи тука некаква си личност, па го објавив опширниот текст *Не гибајте во нешто што е свето* (подлистокот *Лик* на в. „Нова Македонија", год. V, бр. 100 од 12. IX. 1990, с. 10 – 12).

8. Во 1990 излезе во издание на ИМЈ мојата книга *Македонска ономастика* (336 стр.). Се постави пред раководството на Институтот кој ќе ја промовира оваа своја публикација. А кој можеше да биде

друг, ако не Блаже Конески, човекот кој по завршувањето со работата на Речникот, ми ја додели задачата да ја организирам работата на ономастиката во Институтот. Конески со задоволство ја прифати задачата и ја претстави книгата пред струката (како што ги нарекуваше сите што се занимаваат со македонистиката, најшироко сфатена). Промоцијата се одржа на 10 април 1991 во амфитеатарот на ИМЈ.

Неколку негови мисли заслужуваат посебно внимание: дека моите „работи од областа на ономастиката земаат посебно важно место кога станува збор и за развојот на нашата лингвистика во целост “, дека тие донесуваат многу важни податоци и многу релевантни за нашата наука итн. Човекот што ја следеше речиси секојдневно работата, знаеше да ја оцени и чисто организационата страна „да се оспособи одделението кадровски, да влезе во поширок славистички контекст, кога се работи за ономастиката во словенскиот свет“, да се осмислат поголеми научни проекти итн. Во таа смисла, што ми е особено драго, тој ќе го подвлече моето залагање и ќе рече: „Тој е еден, не му е случајно името Стаматоски, стамен организатор, човек што со голем такт знае работите да ги поставува, подредува, анимира луѓето и се разбира, работите со една таква постапка одат добро“. На чисто научен план ми импонира заклучокот за моите заслуги како научен работник во целост дека „има една мисла што ми се чини многу важна“, дека „општо во словенската ономастика неправично е запоставено изучувањето на личните имиња во споредба со месните“ (Тонски запис во архивата на Радио Скопје).

9. По смртта на Конески, продолжи моето проучување и афирмација на неговиот живот и дело и мојата реакција на прилозите во кои неаргументирано се скверневеше тој живот и тоа дело. Моите објавени прилози по разни поводи – пригодни и предизвикани – ги сместив во мојата книга *Мислата на Блаже Конески* (2006, 293 стр.). Она пак што сум го напишал и публикувал по овој датум ќе биде сместено во нова книга како мое доискажување. Сепак, од веќе сместеното во *Мислата на Блаже Конески*, сакам да го истакнам обемниот прилог *Половина век со Конески* (Современост, бр. 9 – 10, год. XLI V, 1994, с. 5 – 23) од две причини: првата, што во него се предадени низа недоволно познати факти од неговиот живот и творештво и втората, што тој прилог се смести како воведен меѓу прилозите на мнозина негови колеги и пријатели, и самите истакнати писатели и научни работници. Со овој свој гест, редакцијата на угледното литературно списание ми укажа исклучителна чест. Бројот на списанието беше посветен на првата годишнина од смртта на својот соработник.

10. Свесен сум дека може да има приговори на моево кажување, дека премногу се занимавам со себеси, дека ја пренагласувам својата дејност. Имам разбирање за евентуални такви приговори. Меѓутоа, мојов

реферат и го носи насловот *Моите* (значи, лични) *контакти со Конески преку пишан збор.*

Значи, моиве кажувања не се базирани врз никакви истражувања, архивски или од некаков друг вид, туку се обид за извесно систематизирано сведочење за моите лични контакти со великанот на нашето време, за нашето заедничко дејствување во областа на големата тема – македонскиот јазик, во неговото проучување, афирмирање и бранење.

*Вера Антиќ*

# ЕДНОСТАВНИОТ ПРОФЕСОР И НАУЧНИК СО ПРОРОЧКА ДАРБА

По подолго одлагање седнав пред комјутерот да го започнам рефератот за јубилејот на професорот Блаже Конески. Сметав дека бргу и со задоволство ќе пристапам кон работниот дел. Но што се случи?

Уште со одредувањето на насловот се замислив. Јас имам неверојатен респект кон мојот професор и би било најсоодветно и природно да го насловам рефератот со сите можни суперлативи за неговите извонредни постигања, а и според уките што сум ги примила од него во подолгиот триесетгодишен период на подолги и покуси контакти со него. Но, веднаш знаев дека Професорот не ги сака многу суперлативите – барем не за себе. Требаше да изнајдам резиме на насловот, едноставо и јасно, како што го нагласи лично својот код во една своја песна за употребата на јасниот и прост македонски збор, зборовите сфатени во коренските суштини, произлезени од длабоката народна богата традиција. И го одредив насловот во една можна проекција, која не би предизвикала реакција кај Професорот.

Ми помогна еден негов однос кон мојот ракопис од најновата книга што го прифати за рецензија. Јас тогаш, како млад научник, можеби, угледувајќи се на поетските наслови и искажувања на мојот професор Гане Тодоровски, ракописот, што се однесуваше на ракописното наследство од Охридската школа и од Македонија, го насловив „Песната на охридските бранови“. Професорот забележа дека специфичната научна проблематика треба да биде јасно претставена во едноставен наслов, на пример, „Средновековни црковни слова“, или „Локални хагиографии во Македонија“, за да може „другиот“ да се ориентира на суштинската содржина.

Во една друга прилика, во непосреден разговор, Блаже Конески се искажа: „Јас кога настапувам пред публика, било да се работи за подолог настап или за петминутно обраќање, се подготвувам претходно, честопати и долго, и ги смислувам деловите од текстот што не смеат да бидат пропуштени или прескокнати. Јас имам трема пред секое мое претставување или излагање“. Тогаш помислив: „А како јас да не сум одговорна и да не се подготвувам така сериозно, кога сум далеку од Професорот, па и од

другите мои професори? И во случајов, многу е важно што ќе кажам денес.

Јас преседав пред комјутерот, сериозно задлабочена во размислата што ќе напишам за сериозниот Професор, по толку години од неговото заминување. Но, сеќавањата навираа континуирано, од гимназиските мои клупи, преку студентските, а потоа преку образовните и научните. И не забележав дека во периодот од 3-4 часа јас го составив рефератот за Него, без да напишам ниеден збор на компјутерот. Но, текот на сеќавањата беше спонтан, оформен, и веќе пристапувам кон оформениот редослед на настаните, присетувајќи се на професоровите пораки што спонтано ги прифаќав и ги спроведував во моите можни граници.

Во битолската гимназија мојот најомилен предмет беше македонскиот јазик и литературата. Меѓу омилените творби во мене доминираа песните на Блаже Конески, особено „Везилка", „Тешкото", „Болен Дојчин", „Стерна", итн. Магично ме привлекуваа и ме задлабочуваа во наследената народна македонска традиција, историја, патила, страдања. Го замислував авторот како внурнат строг поет во бунарот на македонската интровенција, а истовремено на нашата перспектива. Јас припаѓав на генерацијата која свежо и реално ги чувствуваше и ги доживуваше македонските жртви на фашизмот.

Разбирливо, на студии се запишав на Катедрата за книжевност, каде што не ги пропуштав часовите, како можност за подлабоки понирања во книжевниот збор. И набргу ги следев најредовно часовите по историја на македонскиот јазик и првпат го видев пред себе во живо, пред првата клупа, замислуваниот строг професор Блаже Конески. Бев пријатно изненадена. Ни пристапи со благородна насмевка, истакнувајќи и прашувајќи нè дали ќе имаме трпение од овој ден да го слушаме неговиот збор цела година. Нè охрабри со настапот и ние ветивме дека ќе бидеме редовни и ќе учиме редовно. Го прифативме многу поедноставно отколку што го замислувавме како голем научник и професор. Предавањата течеа прегледно и јасно. Сложената лингвистичка материја ни стануваше достапна, а Професорот постојано напоменуваше веднаш со него да ги разјаснуваме нејасните делови. Мислам немаше таква потреба зашто материјата ни беше предавана со јасен и разбирлив метод. Се плашевме од испитот по овој предмет, но и тој помина без потреси и разочарувања, како што течеа и јасните лекции. Немаше потресни паѓања на испитот и така беше, колку што ми е познато, и кај другите идни генерации.

По многу години, кога со Професорот бевме колеги, имав можност да го слушнам неговото мислење за професорите кои му предавале на факултетите во Белград и во Софија, што ме потсети на леснотијата со која го совладувавме неговиот предмет, кој влегуваше меѓу потешките: „Јас ги слушав на Белградскиот универзитет предавањата по српски јазик кај професорот Кошутиќ. Веројатно, добриот педагог ја забележа мојата невнимателност и мојот однос кон предметот, дојде до мене и ми рече:

„Господине Конески, Ви не знате да ће Вам некад госпођица Граматика бити многo потребна!“ Потоа во Софија слушав предавања кај познатите и реномирани професори Михаил Арнаудов и Јордан Иванов. Професорот Арнаудов ги држеше своите предавања на високо академско ниво, студентите го респектираа, исто така и јас. Но, предавањата на професорот Јордан Иванов особено ме привлекуваа. Тој предаваше јасно и со добар метод, а потоа одеше по клупите на студентите и проверуваше како ги применуваме предаваните негови лекции во практиката, т.е. проверуваше дали ја сфативме и ја разбравме суштината на лекцијата.“ Во однос на консултациите со нас, студентите, редовно пристигнуваше пред одреденото време. И подоцна, кога бев избрана за асистент при Факултетот, никогаш не се случи на состаноците да не дојде пред договореното време. Не дозволуваше да го одзема или губи времето на соговорниците.

Бев особено изненадена на еден закажан состанок со Професорот, што се однесуваше на периодизацијата на средновековната македонска книжевност. Со оглед на тоа што Професорот ги започна пионерските приоди и осврти за средновековната книжевност меѓу првите научници и истражувачи, секогаш имав потреба да разменам одредено мислење за оваа проблематика.[1] Особено кога уште во 1966 година ја објави студијата за Охридската книжевна школа[2], а потоа извонредниот есеј за Свети Климент Охридски[3], постојано бев преокупирана како млад научник со тие извонредно важни настани од нашето средновековие. Разговорите со Професорот, со Владимир Мошин, ми ги откриваа одделните аспекти на ракописното наследство. Помнам, со каков респект се однесуваа овие двајца професори. Не можам денес да изделам мислење кој кого повеќе почитуваше. Нивните средби откриваа односи на академски интелектуалци, вистински џентлмени.

Кога станува збор за личноста и за делото на Блаже Конески, во никој случај не смее да се превиди книгата на Цане Андреевски, со опширните интервјуа работени со Конески, а кои даваат незаобиколни одговори на многу прашања поврзани со големината и со едноставноста на Професорот, кој ги образложува поставените прашања во врска со неговиот живот, научен развој, поширока дејност во областите на лингвистиката, литературата, културата, историјата, фолклорот. Преку оваа книга го читаме големиот и едноставен човек.[4] Изданието е одамна завршено, а големиот број љубопитници денес го очекуваат второто издание.

---

[1] . Б. Конески, За литературата и културата, „Култура“, Скопје 1981; Книга за Климент, „Кочо Рацин„ Скопје 1966, итн.

[2] . Книга за Климент, „Кочо Рацин“ , Скопје 1966.

[3] . Есеј “Климент Охридски“, во книга „За литературата и културата“ Скопје 1981, издавано претходно повеќепати.

[4] . Цане Андреевски, Разговори со Конески, „Култура“, Скопје 1991.

Посебно чувство на радост доживеав кога Професорот, во врска со нашите разговори колку нашето средновековие допрело до граѓанската публика кај нас, со оглед на тоа што оваа книжевност е предавана ракописно на црковнословенски јазик, ми предложи да направиме напор недоволно достапната стара книжевност да ја приближиме до секој заинтересиран читател, заинтересиран за културното наследство. Изборот падна на Тиквешкиот ракопис, мојата докторска теза. Професорот предложи јас да ги преработам сите поглавја без фусноти и задлабочени анализи, така што да може текстот да биде разбран од секого. Самиот се зафати да ги предаде текстовите од Тиквешкиот ракопис на еден достапен македонски народен јазик со задршки на оригинални делови од црковнословенскиот. И по тој момент зачестија нашите средби во врска со веднаш започнатата задача. Јас ги поедноставив поглавјата на црковните слова, хагиографиите, расказите, апокрифите, итн, а Професорот направи извонредно очекуван превод, така што текстовите можеа да бидат прочитани со специфичниот превод, со остатоци на типични изрази од оригиналните текстови од ракописот. Со задоволство ја реализиравме замислата, а книгата ја издаде книгоиздателството „Мисла“[5]. Тиквешкиот ракопис како извонреден пример на средновековен книжевен антологиски избор им стана достапен и разбирлив не само на студентите по книжевност туку и на широката македонска јавност. Угледувајќи се на овој избран пример од Професорот, јас се потрудив во мојот работен век да им ги преведам на студентите ракописните текстови од програмата што ја применував на Филолошкиот факултет во Скопје, за да им го олеснам совладувањето на специфичната материја.[6] Меѓутоа, овие текстови продираа и пошироко меѓу љубопитните читатели.

Во текот на средбите за Тиквешкиот ракопис, или поточно по нивното завршување, продолжуваа неформални разговори, со што имав можност да дознам одредени згоди и доживувања на Професорот со неговите колеги. Во еден случај го запрашав за еден детал од неговата средба со американскиот научник Ноам Чомски во Харвард. Притоа се извинив што прашувам. Јас не сакав да ги запишувам тие детални разговори во еден вид дневник, сметајќи дека не е културно да се користат разговорите во приватни цели. Професорот ме сослуша и самиот ми реча: „Зошто Вера Вие не ги прибележувате овие интересни настани?“ Му одговорив дека помислував, но не сакав да ги злоупотребувам приватените средби. Професорот се насмевна и ми рече: „Еве, од денес имате моја лична дозвола, се што ќе кажам слободно можете да го ’искорис-

---

[5] . Тиквешкиот зборник, превод Блаже Конески, научен осврт Вера Стојчевска Антиќ, „Мисла“, Скопје 1987.

[6] . Книги: Од средновековната книжевност, „Македонска книга„ Скопје 1976; Низ страниците од јужнословенските книжевности, „Наша книга„ Скопје, 1977; „Збороплет, антологиски избор, „Мисла“ Скопје 1996;„Средновековни раскази и романи“, „Табернакул“, Скопје 1996; „Апокрифи“, „Табербакул“, Скопје 1996.

тите'". Таа вечер бев навистина среќна и започнав да ги нотирам разговорите, кои беа за мене многу корисни. Како пример на приватна ука од средбите ќе го акцентирам еден од многуте примери, со кој подоцна се уверив во логиката и пророчката длабочина на мислата на Професорот.

Се вратив од патот во САД и набргу се сретнавме со Професорот во Клубот на пратениците во Скопје. Ова место посебно го избираше за состаноците, зашто од дворот се влегува директно во салата, без да се изодуваат какви и да било скалила, зашто Професорот во тие години потешко се движеше, особено откако видот му ослабе. Јас ги започнав импресиите со воодушевеноста на светот. Дека, дефинитивно, археологот Роберт де Салинас Прајс ја убицирал Троја кај Неретва. Јас ги изнесував последните новинарски воодушевувања, кога забележав дека Професорот строго ја наведна главата кон масата. Знаев дека е тоа некаков негов знак на несогласување со излагањето. Јас продолжував да говорам, малку зачудена во што е мојата грешка. Во еден миг не можев да исчекам и го прашав Професорот за негово мислење. Тој ја подигна главата и ми одржа кратко и јасно предавање, во времето кога Салинас беше славен и носен на раце во светот: „Вера, што мислите Вие, повеќе од сто научници камче по камче го граделе мозаикот Троја, повеќе од сто години station наназад? Што видовте денес на Неретва, артефакти, откриени ракописи? Верувам не сте виделе. Мислам нема ништо од Троја на Неретва!" Јас бев збунета и не верував дека светот денес може да истакнува толку гласно вакви недоследности. Минаа неколку години, кога новиот мит за Троја исчезна бесследно, пред мене се појави пророчкиот научник со наведната глава и строг поглед на незадоволство од импровизираните „чуда". Професорот имаше отпор кон митоманите.

Денес размислувам за неговиот показателен пат за нашиот јазик: „Македонскиот јазик е нашата единствена татковина", која прејде во срцата на децата, на возрасните, на сите нас Македонците што нè има во светот. А колку стихови останале врежани во сите нас, од основните училишта, во гимназиите, по факултетите, низ Македонија. Има ли поет толку многу наизуст запамтен како Блаже Конески? Има ли Македонец кој не ги впил во себе: „Везилка", „Тешкото", „Стерна", „Болен Дојчин", „Марко Крале" итн? Можеби прегледен пример е и следниот: еден ден се вратив дома и забележав дека ќерка ми Марина врамила песна во убава рамка и ја закачила над својот кревет. Се приближив. Тоа беше песната на Конески, „Молитва", која сè уште не бев ја прочитала. Седнав на нејзиниот кревет и ја прочитав. Помислив на одличниот избор што го направила спонтано мојата ќерка. Но, јас денес не можам да ги набројам случаите кога истата песна ја гледав над креветите или на ѕидовите од собите на моите студенти, пријатели, и којзнае колку неевидентирани вакви случаи. Случаи што ја надминуваат и официјалната книжевна критика, зашто изборот на стиховите го избрале самите консуматори без критичарите. И токму неодамна, на 1 декември 2011 година истата песна

ја видов врамена на ѕид, меѓу вредни уметнички големи слики, во директорската просторија на директорот Илија Филиповски. Не требаше да го прашувам зошто токму таа песна е пред неговиот поглед на работното место.

Овде сакам да истакнам уште еден пример за спонтаниот однос и за величието на поетот Конески. На 9 август 1999 година во Охрид на Семинарот направив интервју со германскиот славист, Манфред Јенихен. Меѓу неговите интересните одговори за односот кон македонската книжевност, следуваше и овој, со што и експлицитно го завршувам моето излагање: „Ме фасцинира Блаже Конески, кој дава една голема парабола за целата македонска егзистенција и бит. Тој е човек во дилемите не само на нашето време туку и во дилемите на општата егзистенција. Кога го запознав Блаже Конески, ја почувствував истата бранова должина. Тоа многу ме зближи со него. Многу ми помагаше во совладувањето на македонскиот јазик, а знаеше добро германски. Имавме добра кореспонденција. За мене Конески беше фантастична личност, генијален човек, а толку скромен. **Запознав во светот многу значајни личности, научници, професори, уметници, но никогаш не најдов еден човек кој би бил толку генијален, а толку скромен како Конески. Неговата поезија ги допира егзистенцијалните прашања. Неговата поетика ми е толку блиска, а толку возвишена. И честопати кога сум во криза, јас имам болен син, се допирам до неговата поезија и размислувам кога поетот Конески пее за мигот кога човекот го губи правото да се смее. Или, кога ќе се сетам на тоа „Песјо брдце“?! Кога го правев изборот на неговата поезија на германски јазик, јас уживав во тоа дело. Ја издадовме таа поезија и таа проструи меѓу граѓаните на Германија...**“[7]

[7] Вера Стојчевска Антиќ, Странските слависти за Македонија и за македонскиот јазик, Универзитет „Свети Кирил и Методиј“, Скопје 2007, 240-249.

*Лилјана Тодорова*

# ИМЕНУВАЊЕТО НА ФИЛОЛОШКИОТ ФАКУЛТЕТ ВО ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ „БЛАЖЕ КОНЕСКИ“ – ВТЕМЕЛУВАЊЕ ЦВРСТ МОНУМЕНТ НА МАКЕДОНСКИОТ ЗБОР

*NOMEN AC OMEN*

Именувањето на Филолошкиот факултет во филолошки факултет „Блаже Конески” претставува интегрален сегмент од програмата за одбележување на јубилејот **50 години Филолололошки факултет** (1946-1996), прва високообразовна и научна институција во Република Македонија и претходник на формирањето на првиот македонски универзитет. Дел од програмата за одбележување на јубилејот се одвиваше заедно со денешниот Филозофски и со Природно-математичкиот факултет зашто при основањето во 1946 година, овие институции претставуваа компоненти на една целина, на Филозофскиот факултет, сè до времето кога во 1958 година Природно-математичкиот факултет се издели како посебен факултет и кога во 1974 година се конституираа два одделни факултети – Филозофскиот и Филолошкиот.

Според оваа програма, трите факултети беа претставени заедно на Свечената академија, организирана спроти 16 декември 1996 г., денот-датум 16 декември 1946 г. на кој пред 50 години, со Решение на Владата на Народна Република Македонија од 29 ноември 1946 г., а по претходно донесен (во 1945 г.) Закон за основање универзитет со кој се осмислија историските одлуки на асномскиот манифест од 1944 година, беа одржани првите предавања на мајчин, македонски јазик, пред првата генерација студенти, 549 на број. Трите факултети беа заедно и при изготвувањето и при доставувањето предлог до Одборот за доделување на наградата „Климент Охриски” во 1996 година за особено значајни остварувања во областа на образованието, воспитувањето и во научната дејност, што, на овие три факултети им беше доделена по повод 50 години од нивната дејност. Освен тоа, трите факултети упатија и заедничка покана до господин Киро Глигоров, претседател на Република Македонија, да биде покровител на овој златен јубилеј на трите факултети, што тој срдечно ја прифати.

## *Nomen ac omen – Името како знаменитост*

Одборите што беа формирани за одбележување на 50-годишнината од основањето/дејноста на секој од овие три факултети, потоа работеа по свои програми. Нашиот одбор за прослава на јубилејот беше изготвил богата програма која имаше работен карактер со научен, образовен и со воспитен приод и со активности и на наставниците и на студентите. Овде ќе наведеме само дел од реализираната програма. Во пресрет на јубилејот, на 5 и на 6 декември 1996 г., беше одржан научен собир „**Филолошките науки во Република Македонија**" на кој учествуваа и десетмина реномирани учесници од странство. Посебна средба е организирана на 28 ноември 1996 „**во спомен на професорите Крум Тошев и Блаже Конески**". Во чест на јубилејот, објавен е двотомен ***Годишен зборник*** на Факултетот, со најнови научни и стручни трудови на наставниците и на соработниците (прв том) и со библиографски податоци за нивните објавени трудови во периодот од 1976 до 1996 (втор том). Изготвена и објавена е и **Монографија - 50 години Филолошки факултет (1946-1996)**, што го опфаќа развојниот пат на катедрите, на Институтот за македонска литература како и на постдипломските студии, заедно со преглед на одбранети докторски и магистерски трудови, на добитници на високи награди и признанија (странски и домашни), и преглед на наградени и дипломирани студенти во периодот од 1976 до 1996.

Студентите имаа посебно разработена програма за свои активности. Меѓу другото, го подготвија првиот број на своето списание ***Лоза,*** што беше промовирано во мај 1996, како глас на Сојузот на студентите на Филолошкиот факултет, а меѓу спортските активности што ги организираа го освоија пехарот и првото место на пролетниот крос на студентите од Универзитетот. Исто така освоија и пехар на амбасадорот на Република Франција во Република Македонија во тениски натпревар на Универзитетот, а учествуваа и на Универзитетските спортски игри во Струга. Забележително беше нивното учество на повеќе литературни средби во земјата, а на меѓународен план зедоа учество на Меѓународната средба на студентите во Израел. Од многуте активности на студентите, традиционален карактер доби **Наградниот конкурс за најдобар есеј** што за првпат беше распишан на предлог на Одборот за организација на прославата на јубилејот, и што се организира секоја година. Наградените состави се објавуваа и во студентскиот глас ***Лоза.***

Како претседател на Одборот и како декан на Филолошкиот факултет, размислував дека од прославата на јубилејот на овој факултет, кој е основоположник на универзитетското образование во една научна област по која тој се идентификува и како национална институција од значење за нашата државност, би требало да остане некоја видна трајна трага. Со тоа генерацијата што го слави јубилејот би покажала чувство на

одговорност, почит и благодарност кон основоположниците на дејноста на Факултетот, признание за нивните заслуги и за нивниот грандиозен творечки научен придонес. Што би предложиле за таква трајна трага од овој јубилеј? Кого би издвоиле за да можеме најодговорно и со функционална аргументираност да предложиме заштитен симбол што ќе асоцира на достоинство, на почит, и што ќе биде еден вид предзнак, според кој ќе се олицетворува Факултетот? Старите Латини ја имаат мудрата изрека која вели: *Nomen ac omen - Имешо како знаменишосш,* која сама по себе можеше да биде применлива при нашето одлучување. Личноста на професорот Блаже Конески, заедно со неговото дело – пространо подрачје на лингвистиката и на литературната и на културната историја на македонскиот народ, што веќе беше стекнало реноме на најценето епохално остварување на македонската наука, беше најподатлива за да биде *наша знаменишосш* и да биде *знаменишосш на Факулшешош*. Неговата научна мисла се простираше и пулсираше низ речиси сите дисциплини на филолошките науки на Факултетот и имаше постигнато врвни достоинства, особено во подрачјата на науката за македонскиот јазик, за македонската литература, фолклорот и пошироко во славистиката. Се наоѓавме и пред одбележување на тригодишнината од смртта на овој македонски великан што го најде научниот пат за сестрано проучување на македонското јазично и книжевно минато, како и за изработка на капитални дела – синтези на неговите научни сознајби, најзначајни за нашата нова јазична и културна историја: *Грамашикаша на македонскиош лишерашурен јазик, Исшоријаша на македонскиош јазик, Македонскиош йравойис со йравойисен речник, Исшорискаша фонолоīија на македонскиош јазик*. Факултетот требаше да направи нешто значајно за него во знак на заслужено признание и да го искористи легитимното право за показ на гордоста што научниот и педагошки придонес на Блаже Конески бил најголем токму тука, во рамките на научните дисциплини на овој факултет. Таквото право нѐ обврзуваше и со должност за изразување благодарност и почит кон нашиот прв *УЧИТЕЛ* – еден од основачите на Факултетот, прв шеф на Катедрата за македонски јазик, еден од првите декани на овој факултет каде што ја помина својата творечка полустолетна дејност, еден од првите ректори на Универзитетот и прв претседател на Македонскта академија на нукитe и уметностите, која токму во неговото време (основана е во 1967 г.) ја осмислуваше и ја започнуваше својата дејност.

Веќе немавме дилеми: Филолошкиот факултет ќе го носи името на Блаже Конески. Ќе треба да поведеме постапка за реализирање на овој висок чин за именување и да следиме регуларна постапка на што ни беше укажано од правната служба на Факултетот. Ќе биде ли тој предлог прифатлив пошироко? Сѐ уште имаше појави на оспорувања и напади на македонскиот јазик и Правопис од извесни кругови надвор од земјата, а и од домашни, вперени и кон нашиот научник, кој, пак, умееше аргументи-

рано и успешно да им се спротивставува, поткрепуван и од други научници - македонисти. Но, таквите појави не требаше да претставуваат проблем ни пред овие генерации – негови колеги или помлади наследници.

## *Постапка за именување на Факултетот*

По согласноста со овој предлог од моите први соработници – продеканите д-р Максим Каранфиловски и д-р Звонко Никодиновски, потребно ни беше мислење на личности кои беа блиски соработници во научната област на Конески. Акад. Божидар Видоески искажувајќи огромно задоволство, покрај поддршката и охрабрувањето за натамошно водење на постапката, понуди и своја помош при формулирањето на образложението пред наставно-научниот совет на Факултетот. Професорот Видоески имаше и предлог за паралелно покренување постапка за основање фондација и за воспоставување национална награда „Блаже Конески" на државно ниво. Тој предлог, сепак, го одложивме за некој друг повод. Последните консултации беа со ректорот на УКИМ, проф. д-р Радмила Кипријанова, која веднаш даде позитивен одговор и согласност. Разговорот со господинот Киро Глигоров, претседател на Република Македонија, го водевме во неговото својство на покровител на одбележувањето на 50-годишниот јубилеј на Факултетот. По изнесувањето на нашиот предлог, претедателот, со нему својствена срдечност, веднаш ни даде сугестија: „А зошто не дадете предлог Факултетот да добие име по некој од светците - просветители? Тоа е повообичаено"... „Но нашиот предлог не е невообичаен – гласеше нашето образложение. Институтот за македонски јазик веќе носи име „Крсте Петков Мисирков". Освен тоа, нашата концепција е, по повод 50-годишната дејност на Филолошкиот факултет, да му оддадеме признание и благодарност на професорот Конески кој, како еден од неговите основачи, ги одржа првите предавања на македонски јазик и, тука, во оваа високообразовна институција, творечки го помина целиот свој, речиси петдецениски работен век". Разговорот го заврши претседателот: „Тогаш, одлуката е ваша. Јас, секако, ќе дојдам на чествувањето".

Во периодот што следуваше се поведе законска постапка за именување на Факултетот, која помина низ сите потребни фази: се побара и се доби согласност од семејството на професорот Конески (неговата ќерка Елеонора); се формира комисија наставно-научниот совет на Факултетот за изготвување предлог со образложение за именување на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески" во состав: акад. д-р Божидар Видоески, како угледен македонист; проф. д-р Лилјана Тодорова, како декан на Филолошкиот факултетот и претседател на Организацискиот одбор за прослава на јубилејот; проф. д-р Борис Марков, како угледен славист; проф. д-р Лилјана Минова - Ѓуркова и

проф. д-р Атанас Вангелов, како угледни професори на Катедрите за македонски јазик , односно за македонска книжевност.

Одлуката за именување на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески“ беше едногласно донесена на седницата на наставно-научниот совет од 26 март 1997 година, по што се поведе постапка пред Основниот суд Скопје I за преименување на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески“. Потврдата од овој суд за преименувањето на Факултетот е донесена на 21 април 1997.

***Чествување на името на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“***

Факултетот веќе можеше да пристапи кон организирање свечен собир кој беше одржан на 4 јуни 1997 година, со што пошироката јавност беше известена дека Филолошкиот факултет при универзитетот „Св Кирил и Методиј“ во иднина ќе го носи името на својот професор и еминентен научник, Блаже Конески, кој со тоа станува негов патрон, и дека неговиот ден ќе се одбележува секоја година на 19 декември – денот на неговото раѓање.



***Сл. 1. Од Свечениот собир за именување на Филолошкиот факултет во филолошки факултет „Блаже Конески“***

(од лево кон десно: проф. д-р Лилјана Тодорова, декан; доц. д-р Максим Каранфиловски, продекан; Марија Исајлоска, секретар на Факултетот; доц. д-р Звонко Никодиновски, продекан; Даниел Медароски, претседател на Сојузот на студентите на Филолошки факултет)

Свеченоста се одвиваше во присуство на претседателот на Република Македонија, господин Киро Глигоров, на министерката за образование и за физичка култура, д-р Софија Тодорова, на министерот за наука, д-р Аслан Селмани, на ректорот на универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, проф. д-р Радмила Кипријанова, на проректорите, на претседателот на Универзитетскиот сенат, проф. д-р Саво Климовски, на декани на повеќе факултети, на претставници на судските власти, на дипломатскиот кор, на професори и студенти, на претставници на писателската асоцијација, на Друштвото на преведувачите и на голем број почитувачи на делото на Конески.



***Сл. 2. Од средбата во Деканатот на Филолошкиот факултет Пред свечениот собир за именување на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески“***

(Претседателот на РМ, Киро Глигоров во разговор со деканот, проф. д-р Лилјана Тодорова, ректорот, проф. д-р Радмила Кипријанова, претседателот на Универзитетскиот сенат, проф. д-р Саво Климовски, продеканот, доц. д-р Звонко Никодиновски (стои), деканот на Архитектонски факултет, проф. Живко Поповски.)

Собирот беше отворен со Студентската химна *GAUDEAMUS* и со *СВЕЧЕНАТА ПЕСНА* посветена на светите браќа Кирил и Методиј, што беа исполнети од академскиот хор „Мирче Ацев“. Деканот на Филолошкиот факултет, проф. д-р Лилјана Тодорова, го отвори собирот и ја прочита **Одлуката** за именување на Факултетот во Филолошки факултет

„Блаже Конески“, ставајќи го притоа акцентот на делот од образложението во кој „возвишената и делотворна мисија што акад. Конески ја исполни за нашата модерна култура и нација… претставува наша голема инспирација и наша голема национална и културна сигурност“.

Во својата реч, деканот Тодорова нагласи: „Заедно со оригиналната дејност на Блаже Конески, со неговата систематичност во научниот пристап и неговата акрибија, одеа и личните квалитети на професорот, неговиот одмерен збор и хуманистичка мисла со што тој се здоби со висок углед. Таквите особени квалитети го воведоа во светската славистичка наука, а со тоа македонскиот јазик се здоби со афирмација и побуди жив интерес во научните кругови од областа на македонистиката. Притоа, во сферата на модерните филолошки науки се расветлија и се дефинираа и многу високи стандарди од културниот идентитет на македонскиот народ. На тој непореклив придонес на акад. Блаже Конески и на таа личност, цврст монумент на македонскиот збор, денес му оддаваме заслужено и трајно признание.“

Во речта на ректорот, проф. д-р Радмила Кипријанова, се нагласуваа особено должностите што акад. Конески ги исполнуваше во својство на основач (на Факултетот, на Институтот за македонски јазик, на МАНУ…) кога „несебично и самопрегорно ги вградуваше своите творечки потенцијали во интерес на културниот и сеопшт напредок на Република Македонија“.

Свечениот собир заврши со рецитал Блаже Конески, *„За македонскиот јазик“*, во изведба на студенти од групата за македонски јазик и со *„Избор на поезија од Блаже Конески“* во рецитаторска изведба на артистот Славко Нинов.

Беше промовирано и новото **лого** на Факултетот, креирано од тогашната деканска управа (1995-1997) по повод јубилејот: новото име, **Филолошки факултет „Блаже Конески“** многу природно се втисна во логото, меѓу почетните букви на старословенската азбука. Потоа, исто толку природно, беше вклопено во рамката на шестаголникот на Универзитетот со името на „Св. Кирил и Методиј“.




***Сл. 3. Лого на Филолошкиот факултет „Блаже Конески“***

## *Одгласи во јавноста*

Веста за именувањето на Факултетот во Филолошки факултет „Блаже Конески“, во поширокатa македонска јавност, според известувањата на медиумите, „се доживеа спонтано и природно, небаре отсекогаш Факултетот го имал точно тоа име“[1]. „Тоа чесно име”- појаснуваше *Пулс*[2].

На наше големо задоволство, во оцените за овој чин, истовремено се искажуваше поддршка, но и потврда и одбрана на научните ставови на Конески:

Денес, со огромното книжевно богатство што го има во своите темели, македонскиот јазик е рбетниот столб на националното чувство, самосвеста и самодовербата. Можеби токму поради тоа сè уште одделни центри стрелаат точно во него, знаејќи дека таму е и моторната сила на македонскиот народ. Конески уште во текот на својот живот ги навести истрелите, предвидувајќи дека мнозина, и внатре и надвор, и натаму ќе ги затвораат очите пред реалноста, сакајќи да создадат друга. Се покажува дека опитниот професор имал право – дека македонскиот јазик ќе треба да продолжи да се бори за своето место во семејството современи светски јазици.

Оттука и потегот на Филолошкиот факултет, низ длабоката почит кон големиот научник и книжевник, колку што манифестира директно кон него признание и благодарност, толку продира во темелите на нашето национално, духовно опстојување, **зацврстувајќи ги со високото чувство за сопствените вредности.**“[3] (подвлеченото е наше).

Низ страниците на македонскиот печат можеше да се прочита и нешто како завет:

„Токму него (Б. Конески) го земаа на нишан борците за поинаква кауза, оние кои знаат што значат неговите зборови – јазикот е нашата единствена татковина. Но, академикот не падна. Очигледно и ние, учениците на академикот, немаме намера да паднеме“[4].

И *Универзитетски весник* како гласило на универзитетот „Св Кирил и Методиј“ во Скопје, го одбележа овој настан на Филолошкиот факултет објавувајќи статија со наслов: „Достоинствено продолжување на дејноста на Филолошкиот факултет под името „Блаже Конески“. Овде беше објавена и **ОДЛУКАТА за именување на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески“**[5], заедно со речта по тој повод на ректорот, проф. д-р Радмила Кипријанова ( „Дело достојно за почит“ )

---

[1] *Нова Македонија,* ЛИК, Г. Стојковски „Чувство за сопствените вредности“ од 11 јуни 1997, стр.11

[2] *Пулс,* М. Велиновска „Молитва“, од 6 јуни 1997, стр.6.

[3] *Нова Македонија,*Ibid., стр.11

[4] *Пулс*, Портрет, С. Насев, „Името е знак“(Македонија мора да го чува делото на Конески како нешто свето),13 јуни 1997, стр. 38

[5] *Универзитетски весник*, бр 11, јуни-октомври 1997, стр.3 и стр. 9.

и на деканот, проф. д-р Лилјана Тодорова ( „Цврст монумент на македонскиот збор“ ).

Некои весници веќе неколку дена пред именувањето на Факултетот најавуваа дека *од 4 јуни Филолошкиот факултет ќе го носи името на Блаже Конески*, објаснувајќи ја и преземената постапка[6]; други, пак, на насловната страница, известуваа за одржаниот свечен собир на Филолошкиот факултет и за покажаниот интерес: *Факултетот го доби името „Блаже Конески“*[7]. Со ова предлогот за чествување на името на нашиот ценет професор добиваше отвореност кон целокупната македонска јавност. Запознавањето со неговата личност и со неговото грандиозно дело стануваше пошироко, со што јакнеше и улогата на Конески како угледен модерен лингвист, со особен придонес кон науката за македонскиот јазик и кон науката за македонската литература.

Иако овие гледања само делумно ги претставуваат одгласите што ги постигна именувањето на Факултетот во Филолошки факултет „Блаже Конески“, радува фактот што тие беа позитивни и што настојуваа да укажат на широко изразената поддршка на одлуката на Факултетот, како и на искажаното чувство на висока почит кон професорот со голем авторитет, Блаже Конески, неуморниот научен деец и книжевник, чии заслуги за вкупниот развој на Република Македонија се врзуваат за еден исклучително важен период од историјата на македонскиот народ.

*

Оттука, може да ни биде чест и да се чувствуваме горди што како генерација сме дел/творци на оваа иницијатива. Како двигател на сеопштата раздвиженост во сферите на македонската наука, личноста на акад. Блаже Конески како научник претставува водечко име особено во науката за јазикот и припаѓа кон големите лингвисти на современоста. Неговото име се вбројува меѓу имиња на ретки творци кои може да бидат знаменитост, достоинство и драгоценост на една институција каква што е нашиот Филолошки факултет. Сметавме дека тоа треба да го нагласиме кога пристапувавме кон именување на Факултетот во Филолошки факултет „Блаже Конески“ за да не уследи некаква серија вакви именувања. Во таа смисла, укажавме дека **делото на Конески се одликува со својство на закон, според кој, станува мерлив придонесот на најтворечките личности што, по неговиот пример, заслужуваат да се здобиваат со слични признанија**. Ваквата предност на нашиот факултет истовремено нè обврзува, нас, сегашнава генерација, но и идните генерации да го одржиме авторитетот со кој се здобил Филолошкиот факултет и континуирано да ги унапредуваме содржините и сознанијата

---

[6] На пр.*Нова Македонија*, Б. Ј.(Билјана Јовановска), 30 мај 1997, стр.11
[7] *Нова Македонија,* С. Казиовска, „Факултетот го доби името „Блаже Конески“, 5 јуни 1997, стр 1-2.

од своите научни области, особено од македонистиката, со што тој ќе може и да ги одржува на нивото на постигнатиот степен на светската наука.

Авторот, проф. д-р Лилјана Тодорова, го прави овој осврт за *Именувањето на Факултетот во филолошки факултет „Блаже Конески“* во својство на тогашен Декан на Филолошкиот факултет (1995-1997) и претседател на Одборот за прослава на 50-годишнината на Филолошкиот факултет, кога е дадена и реализирана иницијативата за именување на Факултетот, а по повод 90-годишнината од раѓањето на Блаже Конески.

*Зузана Тополињска*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И ПРОБЛЕМОТ НА ЈАЗИЧНАТА НОРМА

**Клучни зборови:** Блаже Конески, македонски јазик, јазична норма

Јазикот е жива материја којашто ден по ден, свесно или несвесно, ја формираат неговите носители, пред сè големите творци, поети, писатели, актери, преку својата секојдневна креативна јазична активност.

Основната цел на јазичната активност е успешно пренесување на информација, па јазикот си бара средства да ја оствари таа цел. Не еволуира само јазикот постојано. Еволуира и светот што тој јазик го одразува. Еволуцијата носи нови технологии, зближува различни култури, нашето видување за светот ден по ден се збогатува со нови поими што нашиот јазик треба да ги именува и да ги присвои. Дел од нив се појавуваат како сосем нови кованици, дел се продукт на семантичка (и формална) деривација од постојните лексеми, дел се појавуваат како заемки од други јазици, во кои дадениот поим веќе порано се здобил со легитимен назив.

Секоја јазична заедница во секојдневниот контакт ги конфронтира и ги усогласува своите јазични навики и на тој начин создава нешто што се вика *узуелна норма,* т.е. правила карактеристични за јазичниот код на таа заедница, нешто по што ја препознаваат членовите на други јазични заедници. Во самиот поим „узуелна норма" е вградена информацијата дека таа постојано еволуира како што еволуира самиот јазик, еволуира јазичниот *усус.* Со еден збор, узуелната норма е просек на јазичните навики на заедницата.

Со создавање соодветни политички и културни услови еден јазик може да се стандардизира, односно ареалот на еден дијалектен комплекс да се најде во граници на една политичко-административна единица: држава, дел од федеративна држава, културна автономна единица..., па се формираат тела овластени да поставуваат прескриптивна јазична норма, т.е. да одредат кои од употребуваните јазични варијанти (фонолошки, морфолошки, синтаксички, лексички...) се препорачуваат за употреба во официјалната стандардна комуникација, а кои остануваат на супстандардно ниво.

Во процесот на стандардизацијата проскриптивната норма се гради врз узуелната; со текот на времето, како што еволуира узуелната, така побавно мора да еволуира и прескриптивната.

Правниот акт на прогласување на еден јазик како официјален на дадена општествена заедница не е ни почеток ни крај на долгиот процес на стандардизацијата. Социолингвистите издвојуваат многу етапи на овој долготраен процес. Особено прецизна и исцрпна елаборација дава српскиот лингвист Милорад Радовановиќ (сп. Радовановиќ 1986, 1997). Служејќи се со неговиот модел, ќе се потрудам на кратко да ја опишам улогата на Блаже Конески во одделни релевантни етапи на процесот на стандардизацијата на македонскиот јазик, улога чиј импозантен ефект сме го добиле во облик на неговата *Граматика на македонскиот литературен јазик*.

1. Првата етапа е, секако, изборот на нормата, т.е. **селекција.** Тука Блаже Конески одигра клучна улога. *Уводот* во *Граматиката,* како и целиот корпус примери врз кои таа *Граматика* е изградена покажуваат како Конески маестрално го познаваше целото македонско писмено наследство достапно тогаш, и како внимателно ги следеше свесните и несвесни избори што ги правеле писателите од 19-от век, градејќи ги своите сопствени **узуелни** норми. Токму тие избори и го воделе Конески да предложи нешто максимално прифатливо за македонската интелектуална елита, а истовремено нешто прифатливо за идните македонски основци од целата диференцирана дијалектна територија. Изборот, во основа, му се поклопи со Мисирковиот, но привлекува внимание до која степен тој се трудел да вклучи во својот предлог од самиот почеток што повеќе особини карактеристични не само за прилепско-велешкото јадро туку и за целото западно наречје, а по можност и што повеќе особини од југоисточното наречје.

Посебна компликација, посилно изразена во Македонија отколку кај другите словенски јазици кодификувани во текот на втората половина на XIX и почетокот на XX век, претставувале престижните градски говори чии носители ја претставувале горespoменатата елита и нерадо се откажувале од јазичните особености кои значеле локален престиж.

2. По спроведениот избор наредната етапа е опис, **дескрипција** на предложената норма. Токму таа дескрипција, којашто Блаже со години ја градел, сме ја добиле во облик на *Граматиката, ерго* – и тука неговата улога е клучна. Дескрипцијата не е само определување на дијалектната, од почетокот многу широка база туку и претставување на узуелната норма, имплицирана од спроведениот избор / избори од позиција на адресатот (а не на авторот) на предложената норма, која само апстрактно може да се издвои од наредната етапа, т.е.

3. Наложување на нормата, **кодификација.** Да погледнеме како Конески во *Граматиката* ги промовира своите избори.

Тој редовно тргнува од постојниот јазик, никогаш од јазик што треба да се создаде“. Констатира, препорачува, никогаш не наредува ниту забранува. Во „Предговорот кон I дел“ читаме дека *Граматиката* „...не дава само опис на јазичните факти ами зема и активно становиште по одделни прашања“, дека има во неа “извесен белег на нормативност...”. Коментарите кон одделни јазични конструкции, констатирани во пишуваниот и/или говорениот јазик гласат: „Во нашиот јазик денеска можеме да го истакнеме како општо правило...“ (с.94), „...нормалниот изговор е, секако, за претпочитување...во литературниот јазик...“ (с.163), „Во литературниот јазик не би требало да се прават такви отстапувања...“ (с. 224), и сл. Се наложува споредба со познатата метафора за скулпторот, кој не ја креира својата скулптура, туку открива форма скриена во необработено парче дрво, камен, и сл. Така Конески во *Граматиката* го открива за своите читатели македонскиот општ, во неговата терминологија, литературен, јазик.

Си поставуваме прашање кои се тие читатели, како Конески ги гледал адресатите на *Граматиката.* Сакал да даде „таква македонска граматика што ќе послужи **во ова време** како извесна основа за граматиките наменети специјално за школската практика“. Значи, *Граматиката* е наменета за идни учители, со други зборови, пред сè, за студенти. Арно ама, таа *Граматика* ниту за студентите ниту за универзитетските професори не е лесно прифатливо научно помагало. Ретко кој при првото читање, а и при наредните две-три читања е во состојба да ја открие, а камоли да ја присвои целата имплицитно скриена мудрост на авторовиот пристап кон јазикот; целата информација за динамиката, раслоеноста и за системската меѓузависност на опишуваните факти.

4. Како четвртата етапа во процесот на стандардизацијата, Радовановиќ ја гледа обработката, **елаборација** на нормата. Кај Конески таа елаборација делумно, пак, е дадена во *Граматиката,* а делумно во серија подоцнежни статии во кои тој ги третира посебните сложени проблеми, како на пр. релативните реченици, и/или се вклучува во дискусии, иницирани од другите автори околу јазичната и нормативната проблематика. Како што знаеме, посебни заслуги околу доработката на норматините правила имаат Б. Корубин, Т. Димитровски и др.

5. Дури петтата етапа е прифаќањето, т.е. **акцептацијата** на предложената норма; се подразбира општествена акцептација, готовност предложените правила да се прифатат како основа за организирана обука и/или индивидуално совладување на македонскиот стандарден јазик. Знаеме дека предлогот на Конески ја постигнал таа акцептација, иако не без противења и полемики чие ехо го слушаме уште и денеска.

6. По акцептацијата доаѓа примената, т.е. **имплементацијата** на нормата. Оваа етапа сè уште ја живееме. Релативно значајна длабочина на дијалектната диференцијација на македонската јазична територија, поделеност не само со административните туку и со државните граници

прави многу македонски интелектуалци сè уште да имаат проблеми со целосно присвојување на нормата. Формирана е посебна професионална група лектори чија задача е да ги препрочитуваат и по потреба да ги дотеруваат сите официјални текстови. Токму ним, на лекторите, особено им е потребна свеста за динамиката на јазикот, динамиката на нормата, да не се плашат од новото, ако тоа ново претставува легитимна тенденција на јазичната еволуција. Македонскиот стандард, како сите стандардни јазици, има свои регионални варијанти. Конески на многу места во *Граматиката* спомнува дека во разни региони на Македонија доминираат различни категоријални варијанти, на пр. за изразување на падежните односи постојат голем број легитимни конструкции, но присутни само на дел од територијата и никако незадолжителни. Со други зборови, постојат разни легитимни узуелни норми.

7. Како резултат на имплементацијата, нормата експандира. **Експан-зијата** на нормата значи обично и забрзано темпо на нејзината еволуција. Во 1998 година, во рамки на т.н. „ополска серија“ (иницирана од Универзитетот во Ополе (Полска), по серија монографии посветени на измените регистрирани во словенските стандардни јазици по Втората светска војна, излезе колективен том *Македонски јазик* редигиран од Лилјана Минова-Ѓуркова. Покрај широката продлабочена социолингвистичка карактеристика на македонскиот јазик, томот донесува преглед на нови тенденции во развитокот на македонскиот стандард, меѓу другото регистрира поместувања на узуелната норма токму на местата каде што таквите поместувања ги предвидуваше Конески – повлекување на дел од регионално ограничените конструкции, упростување на системот, постапна униформизација на јазичниот израз. Таквите измени се гледаат, пред сè, во централните сегменти на граматичката структура, какви што се морфологијата, синтаксата, зборообразувањето. Особено јасно се гледаат преместувањата во корист на синтаксичките, а на сметка на морфолошките категоријални експоненти.

8. Сè поголемата експанзија на нормата бара сè поголема грижа за нејзината чистота, сè повнимателна нејзина **култивација.** Се пројавува грижа за јазикот кај Конески и кај неговите соработници, во зависност од нивната поблиска професија и сфера на влијанија – во сугестии поврзани со стилската диференцијација на литературните жанрови, во постојаното збогатување на лексиката, пред сè, од народни извори или според народни зборообразувачки модели. Секако, етапата на култивацијата на јазикот трае и денеска и ќе трае и утре. Таа, меѓу другото, значи одбегнување на секакви порадикални зафати, на пример, одбегнување на т.н. јазичен пуризам кој програмски се бори против туѓите влијанија и ги оценува како погубни за чистотата на јазикот. Во уводот кон *Граматиката,* Конески пишува: „...сосем еднострано и погрешно би била разбрана работата ако се помисли дека кај нас тој стремеж, т.е. стремежот да се црпи, пред сè, од народните говори, ја има заминато онаа нужна мерка,

зад која се преминува во пресилен, а често пати и бесмислен пуризам.“ (*Грамаӣика,* с. 83).

9. Култивацијата на нормата тесно е поврзана со нејзината постојана **евалуација.** Постојаното вреднување на нормата, внимавањето таа да не ја загуби својата еволутивна динамика, мора секогаш да биде присутно, а, природно, посилно е изразено во средината каде што стандардната норма е млада и самата сатисфакција од нобилитацијата на јазикот, од поседување официјална норма може да води кон претерана хајка по сите новости, меѓу другото, и оние оправдани, природни симптоми на спонтана јазична еволуција.

10. Ова нè води веќе директно кон последната, десетта компонента на сложениот процес на стандардизацијата – свеста каде и кога е потребна **реконструкција** на нормата, т.е. реформулација на некои правила кои јазичната практика веќе ги отстранила или ги отстранува од употреба, или, пак, нобилитација на некои нови тенденции, доказ за саморегулацијата на јазичниот код, разговорниот и/или пишуваниот, општиот и/или регионалниот. Во последно време се множат такви прилози за саморегулација на нормата – тука мислам, меѓу другите, и на трудовите на Е. Петроска, М. Марковиќ, Е. Бужароска и на Л. Митковска, кои претставуваат најубав доказ дека македонскиот нормиран јазичен израз, воден од среќната рака на Блаже Конески, успешно ги надминал сите породилни маки и знае веќе сам да си наоѓа пат низ сите лавиринти на регионалната варијација, кои досега или воопшто не биле предмет на нормализација или, пак, бараат реконструкција на еднаш поставената норма.

Процесот на стандардизацијата на еден јазик никогаш не завршува – секогаш е потребна култивација, верификација, реконструкција на нормата. Тоа е посебно актуелно во случај на еден релативно млад стандард и на тоа треба да работиме. Конески и неговите соработници ни покажаа како тоа се работи.

И да сумирам. Во овој реферат сакав да кажам и да докажам дека *Грамаӣикаӣа* на Блаже Конески е, *де факӣо,* негова лична, осмислена, на дело спроведена инструкција за стандардизација на македонскиот јазик. Таа не е граматика за работа во предавална или во училница, таа е генијална инструкција што и како треба да се работи за да заживее еден млад стандард, инструкција адресирана до наставниците од сите нивоа и до лекторите. Секој пасус содржи опис и анализа на постојната ситуација и образложена сугестија каков избор треба да се направи, како да се прати природната динамика на јазикот, каде и како евентуелно, по потреба, треба да се интервенира. Многу нешта во структурата на македонскиот јазик за последните 60 години се поместени, ама моделот на постапката во култивацијата на тој јазик е жив и нè обврзува.

ЦИТИРАНА ЛИТЕРАТУРА:

Блаже КОНЕСКИ, *Граматика на македонскиот литературен јазик,* Култура, Скопје, 1982

*Македонски јазик,* серија *Najnowsze dzieje języków slowlańskych,* ред. Л. Минова-Ѓуркова, Ополе, 1998

Милорад РАДОВАНОВИЌ, *Социолингвистика,* "Библиотека XX век", БИГЗ, Београд 1979

Милорад РАДОВАНОВИЌ, *Списи из контекстуалне лингвистике,* Сремски Карловци - Нови Сад: Издавачка књижарница Зорана Стојановиќа , 1997

Zuzana Topolińska

## BLAZHE KONESKI AND THE PROBLEM OF THE LINGUISTIC NORM

*(Summary)*

The author presents Koneski's interpretation of the concept 'linguistic norm' and the projection of that interpretation in his grammar of literary Macedonian. She states that Koneski's interpretaion is still valid today and should be applied in the frame of our linguistic politics.

*Рина Усикова*

# УЛОГАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ ВО СОЗДАВАЊЕТО НА ЛИТЕРАТУРНИОТ МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И НА МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА КУЛТУРА

Македонскиот литературен јазик беше создаден во 1945 г. со решението на Владата на новосоздадената држава – Народна Република Македонија. На 7 јуни 1945 г. беше озаконет Правописот на литературниот јазик. На 26 мај 1945 г. се одржа едно предавање (веројатно од Б.Конески, зашто цитираме од неговиот текст). «Ние сега ја основаме својата култура. Наша е иднината. А тоа значи дека станува наше и минатото, и ние на него, фалсифицирано досега, ќе фрлиме јарка светлина, со заграб, зашто за нас е јасно како бел ден дека целиот развој, па тука и на нашата литература од порано, е нужен чекор по чекор до денешниов ден, кога македонскиот народ за прв пат во слобода ја твори својата национална култура.»

Блаже Конески беше главен во Комисијата за јазик и правопис, главен во создавањето на Правописот. Во својата статија «Кодификација на македонскиот литературен јазик» (реферат, одржан на свечениот собир на МАНУ во 1985 г., посветен на 40-годишнината од донесувањето на македонската азбука и правопис) тој укажува три точки во кои формулираше кратко општи погледи при создавањето на литературниот јазик во 1945 г.: 1. Во македонскиот литературен јазик треба да се установат оние форми од централните говори што во најголема степен ќе ги поврзат сите наши говори и ќе бидат лесно приемливи за луѓето од сите наши краишта; 2. Во македонскиот литературен јазик треба до најголема степен да се изрази неговата народна основа. Речникот на литературниот јазик да се збогатува со зборови од сите наши дијалекти, да се изградуваат нови зборови со живи наставки, и само колку што е потребно да се усвојуваат туѓи заемки; 3. Македонската азбука да биде составена од толку букви колку што има гласови во литературниот јазик, Правописот да се изработи врз фонетскиот принцип.»

Тогаш, во 1945 г., Блаже Конески имаше само 25 години, но веќе беше добро образован: завршил гимназија на српски јазик, студирал на филолошки факултет во Софија на бугарски јазик, роден е во село Небрегово, Прилепско, во селско семејство, го знаел одлично мајчиниот при-

лепски говор, живеел во Скопје и го знаел скопскиот градски говор. Од руските белоемигранти добро го научил рускиот јазик и ја знаеше и ја сакаше руската поезија, посебно од «Сребрениот век». Но главно – беше извонредно талентиран, пишуваше поетски творби. И одлично ги усвоил сите школски и универзитетски предмети. Покрај тоа, сигурно се занимавал и со самообразование, читал многу научни работи.

По кодификацијата на литературниот јазик, во 50-тите години Блаже Конески пишува стати за широк круг читатели, кои се објавуваа во весници: «За македонскиот литературен јазик» (1945), «Одживените речнички елементи во нашиот јазик» (декември 1945 г.), «Белешки за речникот на нашиот јазик» (септември-октомври 1945 г.), «За употребата на релативните заменки», 1950 г. Потоа тој ја пишува книгата «Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век». « Времето кога се излезени тие е еден период необично важен и интересен за нашата нова народна историја» - пишува Б.Конески. – « Тоа е време кога се изразуваат, иако уште во својот почеток, некои од основните фактори што ќе дејствуваат во понатамошниот наш национален развиток». Главно внимание Б. Конески обрнува на учебници од тој период:

«1. Составени од Македонци и издадени во времето од 1857 до 1880 година;

2) напишани на јазик македонски или со многу елементи од народниот наш јазик;

3) употребувани во македонските училишта или воопшто во народот (за самообразование)».

Во овие статии тој анализира 16 учебници: од Партенија Зографски, Кузман Шапкарев, Димитар Македонски и Ѓорѓи Пулевски. Б. Конески укажува подробно на социјално-политичките услови во историјата на Македонија од тој период – «формирањето на нашата чаршија, на нашето младо граѓанство, на онаа општествена средина што ќе има главен збор во економскиот и во културно-политичкиот живот на македонскиот народ од XIX век».

Тогаш имало силно грчко влијание (главно во црковниот живот). Но балканските земји уште од XVIII век развивале капиталистичко стопанство, се бореле против турското феудално стопанство за национална слобода. Македонскиот народ бил заостанат во тој развиток, и требало да се бори и со Турците, а и со влијание на соседните народи и држави. По ослободувањето на Бугарија од турското ропство, бугарскиот јазик влијаел врз македонската култура и образование во XIX век. И Б. Конески подробно пишува за тоа, спомнувајќи ги Македонците од г. Струга – браќата Миладиновци, кои играле голема улога во развојот на македонската култура, кои се бореле и против српско влијание и против грчко (на пример, го критикувале талентираниот македонски поет Г.Прличев, кој студирал во Атина и бил до некоја степен гркоман).

Први учебници на македонски јазик беа издадени од Партениј Зографски, пишува Б. Конески. Зографски завршил во Русија духовна академија. Б. Конески подробно ги разгледува учебниците од Партениј Зографски, кој во својот литературен јазик воведе црти од мајчиниот галички диалект, а сакаше да се создаде заеднички бугарско-македонски литературен јазик. Потоа Б. Конески пишува за следбениците и сојузниците на Партениј Зографски – Рајко Жинзифов и Д. Миладинов. Посебно тој пишува за «запалениот македонист», но следбеник на П. Зографски – Кузман Шапкарев. К. Шапкарев издаде осум учебника, и Блаже Конески подробно и квалитетно ги изучува и анализира.

Најважна улога во историјата на македонскиот литературен јазик во XIX век му припаѓа, според Б. Конески, на Ѓ. Пулески. Тој бил ѕидар по занает, се движел во Влашко, потоа во Белград, каде што ги печати своите два учебника – «Речникъ отъ четири језика» и «Речник од три езика. с. Македонски, арбански и турски. Књига II. Написао Џорђе Пуљевски, Мијак гаљички, у Београд. 1875.» Г. Пулевски се оценува од Б. Конески како македонист и македонски патриот. Особено е важно, истакнува Б. Конески, што среќаваме во неговите песни издадени во книшката «Македонска песнарка» (1879), каде што тој вели «Да се соберем сви хи све да чиниме да се избавиме», дека треба да се соберат сите Македонци, «та да поведат докрајна борба против «злотвор хазиятски». Г. Пулевски, истакнува Б.Конески, «Не само што го издигна гласот за самостоен македонски литературен јазик, за македонска самостојност, ами тој собра и својата дружина да се бори за идеалот што го проповедаше – за македонската слобода».(Б. Конески «За македонскиот литературен јазик», Скопје 1981, с.328).

Во 1952 – 54 г. Блаже Конески го издава најзначајниот научен труд – «Граматика на македонскиот јазик». Во првиот дел авторот пишува «Имав една главна цел: да дадам таква македонска граматика што и по опфатот на материјалот и по начинот на неговото третирање ќе послужи во ова време како извесна основа за граматиките наменети специјално за школската практика, од какви кај нас се чувствува голема потреба, и од друга страна да дадам таква граматика што во ова време може да уведе секој наш културен човек во материјата на литературниот јазик». И понатаму тој подвлекува: «Таа не дава само опис на јазичните факти, ами зема и активно становиште по одредени прашања, со цел да се постигне изедначеност, да се придонесе за унификацијата на литературниот јазик» (Предговор кон I дел). Во Уводот се даваат податоци за јазикот на словенската писменост во Македонија, посебно за писменоста во XVI век, најподробно за развитокот на македонскиот литературен јазик во XIX век и почетокот на XX век, а исто така податоци за народната основа на македонскиот литературен јазик и за речникот на македонскиот литературен јазик. Во поглавјето «За гласовите» се анализира гласовниот систем, правопис и правоговор, подробно се анализира системот на самогласки и

на согласки, и некои други важни прашања. Во поглавјето «За акцентот» се разгледува карактерот и системот на акцентот, акцентските целости во различни форми на зборови. Б.Конески пишува многу јасно и разбирливо за широк круг читатели и при тоа поаѓа од научни принципи и основи (например употребува термин «фонема», објаснува зошто за основата на литературниот јазик е земен централниот западен говор и кои црти од него се влезени во литературниот јазик, дава многу примери од уметничка литература и од фолклорот (ако им одговара на литературните особености), подробно разгледува редувања на самогласки и согласки. Во поглавјето «За акцентот» опишува правила на акцентирање на одделни зборови и на акцентски целости и дава забелешки во врска со акцентот во македонската поезија.

Во II дел « За формите и нивната употреба» најподробно и најквалитетно се опишува морфологијата на македонскиот литературен јазик, со многу прекрасни примери од уметничката проза и поезија.

Граматиката на македонскиот јазик од Блаже Конески е извонреден по значење научен труд, кој дава основа и можност за понатамошни учебни граматики, за изучување на одделни особености на македонскиот литературен јазик во националната и во светската лингвистика. Таа Граматика имаше и голема заслуга за просветната дејност и јазичното воспитување на македонскиот народ. Блаже Конески имаше научни погледи што се совпаѓаа со тогашната современа лингвистичка наука (на пример, тој беше под влијание на рускиот научник академик В. В. Виноградов, автор на научната граматика на рускиот јазик, пишувана во истото време).

Во 1967 г. Блаже Конески пишува фундаментално научно дело – «Историја на македонскиот јазик». Во 1979 г. тој публикува второ, поправено, издание. Монографијата го разгледува македонскиот јазик во балканската јазична средина наспрема албанскиот, турскиот и грчкиот, кои биле во контакт и влијаеле многу векови врз македонскиот јазик и неговата култура. Секако, подробно се споредуваат и соседните јужнословенски јазици – бугарскиот, српскиот и нивните дијалекти, особено со македонските дијалекти кои граничат со бугарските и со српските. Македонските дијалекти се разгледуваат дури од XII в. според старите црковнословенски текстови и понатамошни писмени материјали кои одразуваат дијалектни особенности во развојот на македонскиот јазик. Посебно се анализираат материјалите на македонската писменост од XVI-XIX век Прв пат Блаже Конески воведува специјално поглавје «Фонологија» каде што се опишува како се менувала гласовната структура на зборот (консонантски групи, преглас на вокалите зад палатални консонанти и.т.д.), вокалниот систем, консонантскиот систем, морфонолошките појави, акцентот. Самата терминологија во книгата покажува дека, за разлика од «Граматиката». тоа не е популарен, туку строго научен труд. На пример, вокалниот систем е претставен преку три фази: во втората половина на IX

век системот имал 11 вокални фонеми, по XIII век тој се упростил и содржи 7 вокални фонеми, но така е, забележува Б. Конески, и во некои солунски македонски говори. Современиот вокален систем содржи 5 фонеми и само во некои говори го има реткиот вокал *ă*.

Поглавјето «Граматика» започнува со модели на реченици и синтагми. Б. Конески одбележува дека развојот на специфичната структура во македонскиот јазик – удвојување на објектот – започнува во старословенскиот период од XII век (Добрејшово евангелие и некои други споменици), а во XVI век тоа било обична појава. Сложената реченица се опишува со термините паратакса и хипотакса. Посебно внимание се посветува на редот на зборовите и на синтагмите.

Историјата на морфологијата се опишува поаѓајќи од граматичките категории на имињата и глаголите. Промени во историјата на јазикот се покажуваат и во историски текстови, и во дијалекти. Според мене, посебно важно внимание им е посветено на специфичните македонски глаголски конструкции со *има* и со *ќе*.

Во поглавјето «Лексика» прво се опишуваат продуктивни начини на зборообразување. Во изградувањето на речникот на македонскиот јазик Б. Конески изделува три основни фази: првата, кога претежен бил контактите со грчкиот јазик при изградувањето на старословенскиот јазик (IX-X век), втората неколкувековна фаза на влијанието на турскиот јазик, кога Османската империја владеела на Балканот, и третата фаза – XIX и XX век, кога се изградува македонскиот литературен јазик и се развива македонската култура. Во тие фази македонскиот јазик примал зборообразувачки елементи и зборови од јазиците што имале престиж. Во XIX в. имало влијание и од бугарскиот и од српскиот јазик, а преку нив и од руската лексика. Понатаму Б. Конески разгледува како се оформувала лексиката на литературниот македонски јазик по неговото кодифицирање. Посебно во книгата се опишуваат контактите во речникот со балканските јазици. «Историја на македонскиот јазик» од Блаже Конески е најкапитален труд по оваа тематика.

Но библиографијата на лингвистичките трудови на Б. Конески содржи, покрај укажаните монографии, многу одделни статии по различни проблеми, на пример, девет статии по фонологија, дванаесет по граматика и историја на македонскиот јазик, три по лексика, редактирање на тритомниот речник по македонски јазик со српскохрватски толкувања, две изданија на македонскиот правопис (третиот со правописен речник на зборови), а исто така статии напишани на различни јазици за публикување во странски изданија. Една од последните публикувани книги беше «Македонски места и имиња» (1991 г.) составена од публикувани статии во македонската научна периодика. Б. Конески пишуваше и за јазикот на македонската народна поезија, за некои стилски синтези во развитокот на македонскиот литературен јазик, за афирмација на македонскиот јазик,

за македонската литература и култура. Списокот на научни работи на Б. Конески е многу голем и јас можеби нешто сум испуштила, за жал.

Б. Конески сите тие години пишуваше и поетски творби, преведуваше уметничка литература од странски јазици на македонски јазик. Тој ја преведува од руски на македонски пиесата на Корнејчук «Платон Кречет», која беше една од првите постановки во Македонскиот народен театар. За преводот на руската поезија од Александар Блок Б. Конески беше награден од советската влада со орден «Знак почета». Творештвото на Блаже Конески има најголемо значење за македонскиот литературен јазик и националната култура. Тој беше не само голем научник, туку и организатор на науката.

Би сакала овде да спомнам за еден разговор со Б.Конески, со кого бевме добри пријатели уште кога тој ми беше ментор за време на мојата специјализација на Филолошкиот факултет во Скопје 1967 г. Тоа беше во есента 1992 г. Го прашав: «Блаже, ти си голем научник, организатор, специјалист во многу области на науката за македонскиот јазик и култура. Што за тебе е главно во твоето творештво?» И тој ми одговори: «Тоа што сум поет. Затоа што моите стихови кои сум ги пишувал на 20 години, современата младина ги знае и ги сака».

Блаже Конески беше великан на македонската култура, но многу скромен човек.

*Волф Ошлис*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ КАКО КОНСТРУКТИВЕН „ВОЗНЕМИРУВАЧ" ВО ПРОЦЕСОТ НА СОЗДАВАЊЕТО АЗБУКА 1944/45

Македонците во текот на 19 век се афирмирале како нација со сите нужни елементи, меѓу нив, се разбира, и јазикот.[1] Тие отсекогаш зборувале македонски, во времето меѓу двете светски војни почнуваат да го изградуваат својот литературен јазик[2], меѓутоа, дури Втората светска војна за македонскиот јазик претставува голем испит за неговата комуникативна вредност.[3] Тој го положува испитот толку успешно, а АСНОМ на 2 август 1944 може лаконски да одлучи:

„Чл. 1 Во македонската држава како службен јазик се заведуе народниот македонски јазик.

Чл. 2 Ова решение влегуе веднага во сила".

За прв пат е официјална политиката дека јазикот на Македонците не е ни бугарски ни српски дијалект.[4] Меѓутоа, што е „народниот македонски јазик" кога скоро никој нема претстава за „разноликост во македонските наречја", иако „таа не е толку голема, како што е во некои други јазици". Но, тие се доста големи со оглед на тоа дека за македонскиот јазик уште не постои ниедна азбука и „без да одредиме кои фонетски елементи влегуват во тоа наречје, не можеме да ги одредиме ни потребите на азбуката".[5]

Тоа се цитати од првата изјава на Блаже Конески[6] на првиот состанок на првата азбучна комисија на 27 ноември 1944 г. Присутни

---

[1] Блаже Ристовски: Народната култура во изградбата и афирмацијата на македонската мисла, во: Гласник бр. 3/1975, стр. 79-99

[2] Трајко Стаматоски: Што заговара тезата „официјален јазик", во: Македонско време јули/август 1996, стр. 30-32

[3] И(ван) Мазов: Кон развитокот на македонскиот литературниот јазик во НОБ, во: Македонски јазик бр. 1/1956, стр. 99-117

[4] М. Стевановић: Македонски језик, во: Информативен приручник о Југославији бр. 1/1948-1949, стр. 135-136

[5] Стојан Ристески: Стенографски белешки од првата јазична комисија - факсимил, Скопје 2000, стр. 36 сл.

[6] Детаљно кон дејноста на Конески непосредно по војната – Трајко Стаматоски: Македонскиот јазичен идентитет, Скопје 2004, стр. 126-143

биле партиски „кадри“ што ништо не разбирале од лингвистиката и лингвисти што немале ни интересирање ни осет за политички околности. Сето тоа му беше толку непријатно на Конески што веќе на третиот ден избегал од Комисијата и од нејзините дебати:

„Мене не ми се свиде целата работа. И, јас ја напуштив таа Комисија. Ја напуштив наполно со своја волја. Без никакви сугестии. Просто затоа што нејќев да учествувам во една работа што ми се чинеше уште недоволно добро организирана и промислена. Особено не ми се свиде тоа што прозвучеа некои такви гледишта дека, можеби, треба да бараме помош од руски научници за тоа како да се реши нашето јазично прашање. А исто така, во тој уводен реферат на Киселинов, се говореше – ова ќе го направиме така, за да бидат задоволни нашите северни соседи, она ќе го направиме онака за да бидат задоволни нашите источни соседи“.[7]

Разбирливо е недопаѓањето на една комисија чиј главен говорник Киселинов (1888-1961) бил колаборационист на бугарскиот окупатор и постојан соработник на весникот „Целокупна България“,каде што честопати подвлекувал дека во Македонија живеат Бугари што зборуваат бугарски.[8] Веднаш по војната Киселинов бил до 4 декември 1944 г. активен учесник во Комисијата за македонската азбука, 1945 бил осуден од „Судот за национална чест“ на лишување на граѓанските права за сиот живот, но бргу потоа е амнестиран. Во годините 1952 до 1955 тој води една судска одмазничка војна против Конески[9]. Четириесет години подоцна тој во Бугарија важи како „жертва“ на „палач“ (џелат) Конески.[10]
Веќе есента 1943 г. Македонците пишувале употребувајќи ја српската азбука, таканаречената „Вукова азбука“ според Вук Караџиќ.[11] Наставата во училиштата, кореспонденцијата кај партизаните, матичните книги, црковнте документи итн. биле изведувани на македонски јазик со Вуковото писмо. И така, според Конески требаше да остане, бидејќи Македонците така пишувале од добра навика и цврсто убедување – вели Конески во својата експертиза „За азбуката“:

„После тоа што се служел со Вуковата кирилица, ретко би се снашол кај нас чоек, што да не признава дека принципот да се има за секој глас одделна буква је најпрактичен и во исто време најнаучен (...) Има еден најважен разлог, да се прими Вуковата азбука. Тоа је нејзината широка употреба денеска во Македонија. Појњето македонски народ је

---

[7] Блаже Конески: Сметав дека никој не треба да се меша во нашето јазично прашање!, во: Македонско време, Август 2000, стр. 23

[8] Г.Я. Киселинов: За българската речь, во Целокупна България 24.3.1942

[9] Стојан Ристески: Табу-Темата: Киселинов/Конески, Охрид 1994

[10] Драгни Драгнев: Скопската икона Блаже Конески. Македонски лингвист или сръбски политработник? София 1998

[11] Детаљно кон писментата култура на Македонците Блаже Конески: Граматика на македонскиот литературен јазик, Дел 1 – Увод, Скопје 1952

писмен на таја азбука. Ние знаеме дека практиката кажуе дали нешто чини или не. А таја азбука је проверена со нашата практика“.[12]

Значи, пред сè беше македонскиот јазик, а потоа азбуката на која јазикот е напишан. Пред речиси 30 години Александар Џукески на Охридскиот семинар разкажуваше дека во комуникацијата на партизаните азбуката зависела од шрифтот на машинките за чукање или печатење со кои тие располагале, бугарски или српски седно.[13] Ако е така, дали тогаш целата постапка околу азбуката беше една излишна, иако упорно извршена работа? Во Македонија од август 1944 до мај 1945 (барем) шест комисии биле зафатени со тоа да создадат македонска азбука: две регионални (во Воден, Егеј), една ресорна (при Поверенството за просвета во Рамно, Кумановско) и три централни (при АСНОМ), во кои учествувал Конески.

Токму повереникот за просвета Епаминонда Попандонов (1898-1968) бил еден од сведоците за тоа во која мера тогаш Конески, интелектуалниот инаетчија и политичкиот вознемирувач, го збунувал политичкиот *ес̄таблишмен̄т* во Македонија. Тој во Горно Врановци (Велешко) одржал предавање пред голем собир на интелектуалци:

„(...) неговата теза беше дека во нашиот говор постојат и гласовите ћ и ђ, иако не наполно такви како што ги изговараат Србите, и дека треба да се внесат во азбуката“[14]

Привремената азбука на комисијата на Попандонов се состои од 25 кирилски букви, наменети за аналфабетски курсеви на Македонците, од коишто повеќе од 70 проценти биле неписмени. Предмет на конфликт станале буквите ћ, ќ, ђ, ѓ, љ, њ, ѕ, џ кои не суштествувале во азбуката на Комисијата на Поверенството за просвета. Веќе на 27 ноември 1944 г., значи на првиот работен ден на првата азбучна комисија на АСНОМ, Конески им се спротивставил со своите колеги во врска со буквите:

„(...) да измислуваме нови букви само за това да се нашата азбука разликуват од некоја друга азбука, това е многу слаб разлог. Сите европски народи се служат со латиницата и това не е разлог да не си запазат својата националност. Азбуката е нешто надворешно и ако сакаме да пишуваме на македонски јазик, како и да напишеме, македонскиот јазик пак има да се разликуват од српскиот и од болгарскиот. Ако ја земеме сърпската кирилица, пак нашиот јазик ке си остане македонски“.[15]

Основниот принцип на Конески беше *Еден г̄лас, една буква* - и готово! Готово пред сè со бугарски и/или руски букви я, ю, й, ъ, а камоли

[12] Ристески: Стенографски... стр. 118-119
[13] Александар Џукески: Развојни тенденции во оформувањето на македонскиот литературен јазик во текот на НОБ, Предавања на XIII. Семинар за македонски јазик, литература и култура, Скоје и Охрид, 8.8.-29.8.1980
[14] Ристески: Стенографски... стр. 7
[15] Ристески: Стенографски... стр.55

со едно руско-бугарско кукавичино јајце како щ – „во руски щ се чита како шч, а во бугарскиот како шт“.

Членовите на Комисијата од тоа се чувствувале преоптоварени и барале во Белград да им бидат испратени како советници советските стручњаци Николај Државин (1877-1953) и Самуил Бернштејн (1911-1997). Конески спокојно го набљудувал развојот на настаните. Како прво, тој знаеше колку беа лоши југословенско-советските односи веќе во војната, камоли потоа[16], и дека ниеден советски научник немаше да дојде во Југославија. Како второ Конески, тукушто во Софија дипломираниот филолог, ги знаеше подготовките за бугарската правописна реформа од 27 февруари 1945 г., нејзините намери бугарскиот јазик да се приближи кон рускиот и нејзините катастрофални последици во форма на еден културолом меѓу источното „якане“ (място) и западното „екане“ (местен). Конески ја напуштил првата комисија, советските стручњаци не дошле – „за жал или пак за среќа“ (Стаматоски), – предлогот на Комисијата беше одбиен од АСНОМ, и на крајот единствениот добитник е Конески со своето инсистирање Македонците сами да ги решаваат своите јазични прашања со сопствени сили и со сопственото чувство за сопствениот јазик.[17]

Против тоа беше, пред сè Венко Марковски (1915-1988)[18], тогаш уште голем македонски поет и страстен борец против јазичното „ропство“ од страна на Србија, 20 години подоцна бугарски државјанин и страстен борец за бугарската пропаганда дека нема ни Македонци ни македонски јазик.

Пред цврстината на ставовите на Конески капитулираа дури највисоките функционери на Комунистичката партија. Со писмо од 24 април 1945, потпишано од Милован Ѓилас, Матковски и Конески биле повикани во Белград „да дефинитивно уредимо питање македонске азбуке“. Арно, ама всушност повеќе немало ништо за уредување и „сви, буквално сви, ставови Конеског су прихваћени“ и одобрени „са становишта југословенске политике“.

И така, предлогот на третата комисија, „земајќи ги предвид сите досегашни дискусии и мненија изразени по тоа прашаније“, беше на 3 мај 1945 г. прифатен и званично узаконет. Тој беше „една комбинација на системот на Крсте Мисирков (ќ, ѓ) и тој на Вук Караџиќ (љ, њ)“ (Т. Стаматоски), без српските букви ћ, ђ и без бугарските ъ,й, ь, я, ю, щ.[19]

---

[16] Branko Petranović, Sava Dautović: Jugoslovenska revolucija i SSSR (1941-1945), Beograd 1988

[17] Трајко Стаматоски: Еден знак за еден глас!, во: Македонско време мај 1996, стр. 20-24

[18] Детаљно кон тоа Виктор Цветаноски: Вистините и контроверзиите за Венко Марковски, во: Утрински весник 5.3.2009

[19] Детаљно Трајко Стаматоски: Континуитетот на македонскиот јазик, Скопје 1998, стр. 151-165

Азбука имаше[20], иако со огромна загуба на времето. Сега можеше да биде имплементирано решението на АСНОМ од 31 март 1945 за основање на Државното книгоиздателство на Македонија.[21] Една од првите книги беше 1947 озлогласниот „Краток курс“ од Сталина, преведен од Блаже Конески. И тоа од сите генијални потези на Конески беше најсјајниот, се сеќава Стаматоски:

„Читајќи го и сега внимателно овој превод, кој на времето ни беше еден вид учебник, ми се наметнува еден општ заклучок. Блаже Конески овдека ги проверува на практикла оние свои ставови (...) Тој се држи цврсто до решенијата изнесени во Правописот“.[22]

Благодарение му на Конески Сталин станал јазичниот *сӣаринӻ ӣарӣнер* на Македонците – фантастично!

[20] Бројни прилози кон понатамошниот развиток кај Лилјана Минова-Ѓуркова и други (Изд.): Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година, Скопје 1995

[21] Перо Коробар: На свој јазик, во: Културен живот бр. 3-4/1995, стр. 17/23

[22] Трајкко Стаматоски: Блаже Конески како преведувач на историјата на СКП(Б), во: Македонско време јануари 1999, стр. 27-30

*Атанас Ванѓелов*

# УМЕТНИЧКАТА ТЕОРИЈА И ПРАКТИКА НА КОНЕСКИ

Насловот на моето излагање ја содржи следнава, имплицитна сугестија: може да се зборува за уметничкото творештво на нашиот модерен класик Блаже Конески од две, релативно, самостојни перспективи, а имено: од перспективата на доволен број авторитетни текстови, во кои се изложува и се објаснува духот на тоа што денес се именува како модерна литература од една, и од перспектива на, исто така, доволен број уметнички текстови (поезија и проза), кои располагаат со верификувани, трајни уметнички вредности.

До 1979 г., односно до појавата на неговата книга стихови *Стари и нови песни* во која беше публикувана и неговата, потоа, многу позната и, во секој поглед, знаменита расправа *Еден опит,* Конески важеше за необично стрплив, суптилен и суверен истражувач на основите на нашата постара и нова литература, со посебен акцент врз односот на писмената и оралната традиција. Тој беше литературен историчар со истенчен усет за стилските карактеристики на малку познати имиња и опуси во поблиската или подалечната историја на македонската култура. Тој ја бараше и, најчесто, ја наоѓаше во нив основата на тоа што, подоцна, можеше со полно право да се именува како модерна македонска литература. На мошне убедлив, прегледен и не помалку вдахновен начин, Конески успеа да ги определи, односно да ги *именува* стилските особености на ред малку познати или недоволно познати писатели за пошироката публика како, на пример: Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, Јордан Хаџиконстантинов Џинот, Димитар и Константин Миладинови, Григор Прличев, Рајко Жинзифов, Марко Цепенков, Крсте Петков Мисирков, Коста Рацин и други, веќе вклучени во некоја од соседните балкански култури.

Обрнувам внимание тука на изразот *именува стилски особености*, работа на која посветува должно внимание и самиот Конески во својата книга-разговор со писателот Цане Андреевски. Во таа книга, во која Конески објаснува многу аспекти од својата монументална дејност во областа на лингвистиката, но не помалку и теоретски прашања од областа на потесната уметничка практика, авторот изрично вели: тоа што останало *неименувано*, *неречено* и *неизречено* или, со други зборови, сето тоа што

не добило свој јазички еквивалент, тоа не постои како факт, како појава/ феномен, како објект.

За да го појасни тоа уверување, Конески се повикува на појави кога човек *избегнува* да ги именува лошите помисли или претчувства во надеж дека, по таков начин, ќе го *избегне* нивното неповолно, опасно воздејство. Кога, веќе, го спомнав зборот *избегнува*, тешко би можел да му одолеам на искушението да направам уште една дигресија, во надеж дека таа, на индиректен начин, зборува добро, за мојата основна тема.

Во книгата *Светот на песната и легендата* (1992) Конески објавува една статија во која до детали се следи настанувањето на дефинитивната верзија на неговата песна *Одлагање*. За тоа настанување таму го користи техничкиот термин *генерирање* на песната. Тој термин е повеќе познат во лингвистиката отколку во теоријата на литературата. Доаѓа некако ненадејно, дури го истиснува без некое специјално образложение веќе установениот термин *откривање на песната*, за кој Конески исцрпно зборува во веќе наведената расправа *Еден опит*, при што подвлекува дека постои однос на синонимија меѓу терминот *генерирање* и терминот *откривање*.

Во духот на неговата теорија, според која, зародишот на секој уметнички текст е во некоја „сматна идеја“, далеку од тоа да има јасни, видливи контури, поточно облик кој ја разликува и, со тоа, и дава идентитет - димензија на *постоење*, Конески објаснува дека неговата подбуда и намера била да искаже нешто за немошната, тегобна старост која живее од надежта дека не е токму тоа што е, дека е нешто повеќе од немоќ и тегобност, дека, во крајна линија *избегнува* да се соочи со вистината.

Тој збор *избегнува*, доаѓа, меѓутоа, по серија замени, како последно и дефинитивно решение, затоа што нуклеусот на таа песна, содржан во насловот *одлагање*, вршел силен притисок според законот интензификација на изразот, така што барал повластено место во завршните стихови на таа песна. Што пресудило, според Конески, тој притисок да биде елиминиран? Тој објаснува дека, покрај низата ограничувања кои ги налагале веќе постојните избори во, донекаде, обликуваниот текст, од посебна важност бил експресивниот потенцијал на насловот *одлагање* кој, со неговата квантификација преку завршните стихови, би се изложил на ризикот од банализација. Најверојатно, тоа е така, како што се објаснува во анализата на Конески. Сепак, ништо не спречува да се помислува дека е исто толку дејствена и улогата на еден колективен, универзален стил на однесување, според кој не постои како материјален или спиритуален факт тоа што останало *неименувано, неречено и неизречено.*

Во завршниот дел од својата статија *Вкусот на водата* Конески на само нему својствениот лапидарен, но затоа, пак, не помалку ефектен начин ја оцртува суштината на виталистичката филозофија на Фридрих Ниче. Таму читаме: „*Со голема силина Христа го оспорува Ниче којшто тврди дека Назареќанинот, ништејќи ја вистинската природа на*

*човекот, нашол само заобиколен пат за утврдување на својата волја за моќ. Потешко од ваквите приговори е тоа што во животот изворното, првичното, елементарното не се постига само со поука и препораки. Тоа се открива низ многу премрежиња со совладување на неговите спротивности во секој индивидуален опит.* По тој опис следува поентата на таа статија во два неполни реда која гласи: *„Било судено, човечката желба и мисла да талкаат од водата до ракијата и обратно“.*

Неопходно е тука да се додаде следното: *водата* во таа статија на Конески има вредност на симбол за изворно, првично и елементарно наспрема тоа што е извештачено, вторично и излишно чиј симбол станува *ракијата.* Таква симболичка вредност има, според мене и изразот *талкаат* кој повторно ме исправа пред искушение да ја испитам врската на таа статија со песната *Одлагање* за која станува збор во статијата *Генерирање на песната* за да покажам, ако ме послужи среќа, колку многу теорија има во лириката на Конески и колку многу чиста лирика во неговите експликативни, теоретски текстови. Таа работа сепак ќе ја пропуштам, за да укажам на нешто друго кое по друг начин се поврзува со темата *именување* за која наоѓаме ред подробни појасненија во експликативните текстови на Конески и не помалку во неговата лирика.

Мошне добро познато е дека ред магистрални теоретски концепти кои стекнаа универзална важност во втората половина на дваесеттиот век потекнуваат од школата на рускиот формализам. Таа школа насилно згасна кон средината на дваесеттите години од минатиот век, по административната забрана на Сталин, а воскресна на запад со посредство на практиката на структуралистите. Франсоа Дос, во неговата детална двотомна *Историја на структурализмот* објаснува дека за подемот и доминацијата на таа школа, школата на структуралистите, пресудна била антропологијата на Клод Леви Строс кој, во времето на Втората светска војна учи лингвистика кај Роман Осипович Јакобсон. Ролан Барт, првото име на француската структурална школа пишува вдахновена статија за преводите на лингвистичките и литературно-теоретските списи на Роман Осипович кој ги направи лингвистот Никола Риве во 1963 година. Во таа книга на Јакобсон е публикуван и неговиот знаменит реферат од Славистичкиот конгрес под наслов *Лингвистика и поетика* кој завршува со следниов, за тоа време, радикален став: *„Анахронизам е денес оној лингвистот кој не е упатен во проблемите на литературната наука и литературниот специјалист кој не е упатен во проблемите на лингвистиката“.*

Нема да претерам ако кажам дека кај нас мошне добро се познати тесните научни врски меѓу Конески Јакобсон. Има место да се потсети, при овој повод, дека тие врски се очигледни во двотомната *Граматика на македонскиот јазик на Конески.* Така на пример, кога тој зборува за фонемата како најмала *реална* единица на јазикот, не е тешко да се заклучи дека води сметка за теоријата на Јакобсон која разликува *јазички кванти* како најмали јазички единици наспрема *фонемата* за која вели дека е

сложена. Освен тоа, во краткиот предговор кон таа *Граматика* од 1952 Конески објаснува дека неговата намера била да ја опише *структурата* на македонскиот јазик. Практично, Конески зборува за *структура* многу пред појавата на култната книга на европскиот структурализам *Нулти степен на писмото* од Ролан Барт. И, најпосле, неговата книга *Јазикот на македонската народна поезија* е детализирана верзија на кратка статија објавена во зборник посветен на Роман Осипович Јакобсон.

Денес е општо познато дека Јакобсон го претставува она крило во школата на руските формалисти кое ги црпи своите иновативни идеи во анализата на уметничкиот текст од филозофијата на феноменологот Едмунд Хусерл, учителот на Мартин Хајдегер, на кој се упатува на неколку места во книгата *Светот на песната и легендата* иако не се споменува неговото име, како што не се споменува ни името на феноменлогот Едмунд Хусрел. Хајдегер разви теорија според која филозофијата не е ништо друго освен критика на јазикот и на тоа гледиште потсетува Конески во неговата расправа *Еден опит.* Кога Конески зборува за „изворно, првично, елементарно", не е тешко да се препознае ехо на практиката етимолошки аргумент, многу обична за филозофските расправи на Хајдегер, кон која често прибегнуваат и списите на Јулија Христева. Кога зборува за *природен податок* како некој вид упад на практичниот јазик во уметнички обработениот збор, значи таков кој му припаѓа на материјалниот свет, на светот на предметите за кој дава илустрација со неговата песна *На годишнината од татковата смрт,* ние сме веќе во зоната на феноменологијата со нејзиниот литературен пандан експресионизмот, за кој покажува голем интерес теоријата на Конески, која често се повикува на уметничката практика на Антун Бранко Шимиќ.

Во статијата *Двокатна песна* Конески зборува за битни карактеристики на неговата поетска практика, веќе детализирани во расправата *Еден опит* од 1979. Таму кажува дека неговите поетски текстови ја следат следнава шема. Детален и, по можност, впечатлив *опис* на појава, предмет или акција кои, потоа, се подигаат на повисоко рамниште преку поетскиот коментар. Тој коментар се преобразува во *порака* или *поента*. Описот, вели Конески, може да се состои понекогаш од еден единствен збор. Кога е мотивиран, тој збор станува *име*: значи факт, реалитет, нешто кое постои како, на пример, *сончоглед* на македонски, *сунцокрет* на српски *подсолнченик* на руски. Како *име* (=денотација) описот е затворена структура наспрема коментарот (=конотација) кој е отворена. Кратко речено, описот кај Конески секогаш *значи* или – соопштува, додека коментарот е тој што произведува смисла. Описот е и мора да биде моносемичен. Коментарот-порака е и мора да биде полисемичен затоа што не постои еквиваленција меѓу *intentio auctoris* на една *intentio lectoris* на друга стрна. Описот одговара на тоа што се нарекува фактичка вистина, додека пораката на тоа што се нарекува вистина на разоткривање, *vétité de devoilement,* според речникот на Жан Пол-Сартр. Кога сме кај Сартр, нека

ни биде допуштено да потсетиме на неговото гледиште кое тврди дека зборовите се исто толку дејства колку и самите акции. Во својата знаменита книга *Шшо е лишерашураша* тој ја исфрли формулата *parler c'est agir*. Варијација на таа формула ние наоѓаме на оние места во експликативните текстови на Конески во кои се проблематизира разорната или благотворна сила на зборот.

Сите наведени детали кои укажуваат на очигледна врски на теретските списи на Конески со практиката на рускиот формализам, на Прашката школа, на структурализмот од шеесеттите години на минатиот век, со филозофијата на Хегел, Хусерл, Хајдегер и Сартр, можат исцрпно да се документираат со детали од една релативно мала по обем, а голема по важност книга литературно-теоретски статии која нашиот знаменит модерен класик Блаже Конески ја објави една година пред неговата смрт.

На крајот од таа мала книшка се дава исцрпна библиографија која посочува кога и каде биле публикувани статиите во периодичниот печат. Во краткиот предговор кон книгата авторот потсетува дека неговата амбиција не била, по систематски пат да расправа за духот и природата на уметничкото творештво, туку да изнесе само некои *имūресии* кои потекнувале од неговиот личен опит. По обичај, откако дава опис, односно *именува* намера, тој поминува на коментар или порака како што се прави редовно во неговата лирика. За таа цел прибегнува кон следнава слика. Амбициозните литературни специјалисти Конески ги споредува со посетители кои гледаат однадвор некоја куќа или повремено ја посетуваат, додека поетите и прозаистите се оние кои живеат во таа куќа. Бездруго, имаат што да кажат за таа куќа и луѓето кои живеат во неа, имено писателите и поетите.

Беглиот увид во таа книга јасно покажува дека е длабоко обмислена, дека се концентрира врз клучните прашања за кои расправа модерната уметничка критика во светот, дека располага со респективен увид во таа проблематика која станала негова основна *ūреокуūација* по начин по кој, како што вели самиот Конески, поезијата (а под поезија тој подразбира литература, специфичен вид речева дејност), а не науката била негова основна животна преокупација.

При еден повод, кога објаснував кога и како ја открив, за себеси, научната и литературна мисла на Конески, кажав дека Европа и светот во нашата модерна култура, тоа е Блаже Конески. Тоа го кажав кога ми се изјаснија неговите увиди во традицијата на рускиот формализам. Денес сум должен истото да го речам со оглед на неговите теоретски списи од книгата *Свешош на ūеснаша и леīендаша.* Иако самиот вели дека со таа проблематика поопстојно почнал да се занимава по 1979 година, јас мислам дека има јасен континуитет меѓу статиите од таа книга и некои опсервации од почетокот на педесеттите години кои исто така можат солидно да се документираат. Добро може да послужи како објаснение на тој континуитет концептот *разлика*, еден од клучните во Сосировската линг-

вистика кој во дијадата *langue/parole* се изјаснува како напнатост. Од таа тензија потекнува било идентитетот на јазикот, било идентитетот на говорот/дискурсот. Тој што ќе рече идентитет, вели истовремено *облик* како опозиција на тоа што и кај Конески и во традицијата на феноменологијата на Хусерл се именува како *природен податок.* Тој облик почива врз некоја разлика или – сите обликуваме за да разликуваме, а разликуваме кога обликуваме. Подробно Конески зборува за тоа во статијата *Архитек-тонскиот принцип.* Таа статија има длабок корен во една импровизирана, *ad hoc* дискусија на *Пленум на ДПМ* од 1953. Тогаш Конески, во жарот на битката меѓу тогашните реалисти и модернисти, го кажа следново: *Закон на животот е да има разлики.*

*Ала Шешкен*

# «ВЕЗИЛКА» НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ
## (кон проблемот на забрзаниот развој на македонската литература).

***Клучни зборови***: македонска поезија, забрзан развој, жанровски систем, версификациски систем, фолклорна традиција, симболизам.
***Key words***: Macedonian poetry, rapid development, genre system, versification system, folklore tradition, symbolism.

По Втората светска војна во Македонија биле создадени неопходни општествени услови за успешен и ефикасен развој на националниот уметнички збор. Литературата, чии корени се во старословенската книжевност, почнува слободно да се развива, обновувајќи го својот континуитет, па помина период на бурен развој во сите области на уметничкото творештво. Овој процес најголем интензитет достигнал во средината на 1950-60-тите г. Како што забележал С. Мицковиќ, феноменот на современата македонска поезија се состои во тоа што таа „се создава во време, што истовремено означува и време на нејзино формирање и време на висока поетска зрелост“[1].

За разлика од поезијата на повоеното време, кога лирскиот херој го изразува своето граѓанско и патриотско чувство, слевајќи се со колективот, во 1950-тите години доаѓа до израз длабочината на личните чувства. Тоа било важен чекор напред за македонската литература. Во бранот на „интимизмот“ пејзажната и филозофско-медитативната лирика почнува да придобива самостојно значење, за да се искачи на високо уметничко ниво. Поезијата во текот на тие бурни години станува, пред сѐ, емоционален израз на внатрешниот свет на поетот, на неговиот субјективен однос кон стварноста, емоционална мисловна рефлексија на најсуптилниот душевен трепет.

Ако во военото и повоеното време националната лирика се базирала на локалната усна традиција, сега, веќе во почетокот на 1950-тите години во неа јасно сѐ забележува тенденцијата за оддалечување од

[1] Разгледи. 1967. № 1. С.3.

„народниот модел“ (стих, ритмика, постојани епитети, метафори итн.[2]). Во прекумерната приврзаност кон фолклорниот модел гледале пречка за успешниот развој на поезијата. Се забележува претпочитување „вистински, чисто литературни“, „градски“ модели.

Роман Јакобсон, врз основа на споредбена анализа на формирањето на руското, украинското, чешкото, словачкото и бугарското стихотворство, заклучил дека националната лирика на определена етапа од својот развиток неизбежно се обраќа кон „туѓи“ модели[3]. Очигледно, може да станува збор за определена закономерност при еволуцијата на националните стихотворни системи. Во потрага по „готови форми“ (жанрови, рими, строфики, нивните заемни врски итн.), обрасци и усовршување на изразните можности на стихот, тие го позајмуваат искуството на онаа литература или литератури, кои имаат најголемо влијание врз нив.

Националниот уметнички збор еднакво се потпира и на конкретната историска реалност, и на сопствената уметничка традиција и фолклор, и на светското уметничко искуство. Сите тие фактори се подеднакво важни и неопходни, а во уметничките текстови – неразделни. Како што истакнувал повеќепати видниот специјалист во областа на компаративните проучувања на словенските литератури, Н. И. Кравцов, „литературниот развој се регулира со важната закономерност – неопходното усвојување на претходната уметничка традиција, без која писателот и литературата воопшто не можат да направат чекор напред“[4].

Во повоените децении литература од простите, фолклорни форми, усвојувајќи ја традицијата на социјалистичкиот реализам, брзо преминува кон радикално поинаква, модернистички сложена уметност. Поезијата, на пример, едновремено го впива, пробирливо го синтетизира искуството на симболизмот, надреализмот и класичната европска традиција, притоа успева да не се оддалечи од родната почва. Се создава речиси култ на далечните претходници, кои во своето творештво ги користеле македонските дијалекти (К. Миладинов, Г. Прличев, Р. Жинзифов).

Во симболизмот македонските автори ги привлекувал во прв ред култот на творечката личност на уметникот-„артист“, единствено способен да го преработи и во современа форма да го донесе до читателот големото уметничко искуство од минатото. Станува мошне популарни

---

[2] Во критичките публикации на Д. Солев од 50-тите г. најјасно биле формулирани специфичните проблеми на уметничкиот збор во тоа време. Меѓу нив биле прашањата на „романтизмот“ и „фолклоризмот“ и потребата од нивно надминување.

[3] Якобсон Р. Общее наследие славянских языков и его влияние на литературную форму. // Якобсон Р. Работы по поэтике. М., 1987. С. 23-79. Роман Јакобсон на с. 47 пишува: «Во всех национальных литературах разгорается литературная борьба, сходная в своем течении и последствиях; эта борьба между радикально-демократическим литературным течением, придерживающимся фольклорной модели, и противостоящим ему более поздним течением, которое стремится порвать с народными формами и создать специфически городской и собственно литературный стих».

[4] Кравцов Н.И. Проблемы сравнительного изучения славянских литератур. М., 1973. С. 66.

претставници на предвоените нереалистички теченија во српската, хрватската и словенечката литература (М. Ракиќ, Ј. Дучиќ, А. Ујевиќ, А. Градник, Р.Петровиќ, О. Давичо, М. Ристиќ). Голем интерес исто така предизвикала поезијата на европскиот и рускиот симболизам и надреализам. Привлечноста на рускиот симболизам за Конески се состоела во широките допирни точки на ова движење со светската културна традиција и нејзината интерпретација од позиција на уметник од индустриската епоха. Во рускиот симболизам на своевиден начин било синтетизирано искуството од западноевропската класична лирика, што не можело да не предизвика голем интерес кај македонските поети.

Формирањето на националните литератури е невозможно без крупни, „универзални", енциклопедиски личности, кои и му придаваат на развојот на уметничкиот збор вистинско забрзување. Таква фигура за мекедонската литература бил Блаже Конески - писател, филолог и општествен деец. Веќе во првата поема „Мостот" (1945) тој користел како традиционални, така и новаторски форми: рецитатив од народниот епос и авангардната „скаличка", демонстрирајќи во едно дело своевиден модел на забрзување на литературниот процес.

Македонските поети требало да проговорат со јазикот на личните чувства, и во тој процес Б. Конески добил истакната улога. Во неговото творештво видливо се засилува медитативното начело. Оваа важна карактеристика на лириката, како зрел литературен род, е присутна речиси во секоја негова песна.

Периодот на 1950-60-тите г. бил исклучително плодотворен за Б. Конески, тоа е период на неговиот творечки расцут. Паралелно со активната дејност на научно поле, тој создава поетски и прозни дела, етапни за македонската литература. Творечки подем на Конески се најавува веќе во «Песни» (1953), «каде што барем десетина песни од финалниот дел на збирката имаат антологиска вредност, но во „Везилка" блескотна низа на поетските бисери се раскрилува од почеток до крај"[5]. Матеја Матески ја определил стихозбирката како „пресвртничка книга во творештвото на Блаже Конески"[6]. Лириката на Б. Конески од овие години е составен дел на класичниот фонд во македонската поезија. Според крупниот национален естетичар и критичар Г. Старделов, дејноста на Конески може да биде оценета како „подвиг", што „го подговуваа столетијата на нашето духовно траење, бидејќи тој толку ингениозно умееше да го излачи, да го впие во своето севкупно и единствено дело она најесенцијалното – примордијалните прашања, примордијалните квинтесенции на македонското историско траење и опстојување" [7].

[5] Блаже Конески. целокупни дела. критичко издание во редакција на Милан Ѓурчинов. Скопје, 2011. Т. 1. с.399
[6] Матески М. Поздравно обраќање. // Делото на Блаже Конески. Остварувања и перспективи. Скопје. 2002. с. 15
[7] Старделов Г. Одземање на силата. Поезија на Блаже Конески. Скопје. 1990 с.14.

Поезијата на Б. Конески од овој период, со богатството теми и мотиви, и со нејзиниот неоспорен квалитет претставува камен-темелник на лириката како литературен род. „Поетската збирка „Везилка“, според многумина, највисокиот дострел на неговата лирика и една од најубавите стихозбирки во сета македонска поезија од втората половина на XX век“[8]. Сепроникливи теми и основни мотиви во творештвото на Конески станале љубовната, пејзажната, филозофско-медитативната, темата за улогата на поетот и на поезијата.

Во стихозбирката „Везилка“ (1955) љубовниот мотив, како најважен, се поместува на прв план и добива широка конкретна реализација. Г.Старделов истакнува, дека „ако бараме доминантна тема во книгата «Везилка» тоа во секој случај би била љубовта“[9]. Лириката на Конески е богата со нијанси и призвуци на чувства што го обземале поетот. Тој има еднипати возвишен, идеален однос кон жената („Нежност“), еднипати е обземен од сетилна љубов, љубовна страст („Заспивање“), ту е бескрајно среќен, ту горко страда („Разделба“, „Кошмар“, „Галеб“, „Љубов“). Лирскиот херој е восхитен од женската убавина и нејзините тајни („Вљубени девојки“), возбуден е од љубовно исчекување и внимава да не го потплаши чувството што се буди во него. Тој страда од рамнодушност и се мачи од љубомора, готова да прерасне во омраза („Тореадор“), силно го преживува предавството, го мачи тага. Во песната „Мраз“ страшното студенило, што ја сменува страста, се истакнува преку игра на зборови „мраз“ и „омраза“.

Жената за македонскиот поет – е секогаш недостижна тајна. Жената и нејзината душа за поетот станале привлечна загатка, нешто недофатливо, несфатливо, нешто, што до крај не се одгатнува. Во ова тој е близок со рускиот пејач „На прекрасната дама“, А. Блок, чија поезија во тие години почнал да ја преведува. Мотивот на љубовта во поезијата на Конески е нераскинливо поврзан со мотивот на убавоста. Љубовните мотиви често се присутни во лириката на Конески не како сами за себе, ами како важна компонента во филозофското осмислување на основните животни прашања („Тајна“, „Вљубени девојки“).

Пејзажно-медитативната лирика на Б. Конески изобилува со напрегнати и возбудливи психолошки размислувања, таа ја одразува внатершната напнатост на поетот, предизвикана од чувството на збунетост поради губење на хармонијата. Влијанието на годишните времиња врз мислите и чувствата на човекот се одразени во песните „Снег“ и „Пролет“. Кај лирскиот херој се будат заспаните животни сили и желби. Песната „Починка“ дава слика на есенското спокојство на природата, што навева смиреност и желба за да се одмори не само од суетниот свет, но и од моќта на убавината. Со рефренот „Убавино, ти ме заморуваш веќе“ завршува секоја од четирите строфи. Спомени од далечното детство и

---

[8] Блаже Конески. Целокупни дела. На истото место.
[9] Старделов Г. На истото место.. С.74.

мисли за брзотечноста на животот звучат во песната „Од возот", чиј лирски херој со тажен поглед ги фаќа подвижните слики од познатиот пејзаж, забележува девојчина рака со бело шамивче што мавта. Повторувањето на последниот стих „Плачат оние планини за мене!" го повторуваат ритмичкиот звук на возот, носејќи го далеку од родниот крај, каде што се живеело просто, јасно и среќно.

Со лирска експресија, со засилено-динамичен ритам на првите три стиха и неговата смена со плавно-спокоен во вториот дел на шестостихот се одликува песната „Река". Таа ги предава чувствата на пливач, кој прво плива нагоре, а потоа надолу по течението: „На река нагоре! Водата шитба!//....Низ река надолу сега се спуштам:// колку е плавна мојава душа! "

Во 1950-60-тите години постојан мотив во лириката на Б. Конески биле размислувањата за поезијата, нејзината суштина, можности, улога и за тешката судбина на поетот. Во стихозбирката „Везилка" и во истоимената програмска песна Б. Конески го формулира своето поетско кредо: „Везилке, кажи како да се роди/проста и строга македонска песна". Тој двапати им давал на своите зборници, хронолошки и содржински различни, назив „Везилка" (1955 и 1961), во разгорот на полемиката за патиштата на модернизација на македонската литература, подвлекувајќи ја верноста на своите творечки принципи: да пишува „просто и строго", не оддалечувајќи се од културните традиции на својот народ. Веќе во воведна песна („Песните") Конески пишува дека песните го „обврзуваат".

Негово животно дело било формирањето и развитокот на родниот јазик, затоа неговата поезија секогаш останувала, пред сè, „македонска". Таа била нераскинливо поврзана со родната земја и со нејзината историја. Песната е изградена во форма на дијалог меѓу поетот и обична селска жена, во чии раце на бело платно се раѓа чудесна шара. Навезена со црвен и црн конец, „од срце парани", оваа шара станува симбол на трагичната судбина на Македонија. „Колку е богат во своите поетски конотации внатрешниот свет на оваа песна, во која како да е сместена сета смисла на животот, сета смисла на љубовта и смртта, сета смисла на песната и пеењето, сета смисла на едно суштество (везилка, наречница, предвестителка) во кое е персонифицирано и смислата на траењето на проста и строга македонска песна, но и смислата на истрајувањето на цел еден народ" [10].

Задачата да се пишува „просто и строго" за поетот не значело да се пишува упростено, како што не значело и откажување од постојаната потрага за усовршување на уметничката експресивност на јазикот. Во „Везилка" е мошне функционална симболиката на бојата (бела, црна, црвена), што, во принцип, не е својствено за зрелата поезија на Б. Конески, кој, по правило, скржаво ги користел боите. Девизата за „простиот" поетскиот збор, прогласена од Конески, може и мора да биде разбрана во

[10] Старделдов Г. На истото место.. С.69.

контекст на развојот на литературата од тоа време. Таа, во прв ред, го изразува неговото неприфаќање на сложената сликовитост на надреализмот, која во 50-60-тите г. била широко распространета во Македонија.

Содржината и формата на „Везилка" претставуваат нераскинливо органско единство. Во целост, морфологијата на поезијата на Б. Конески демонстрира стремеж кон нормативност. Поетскиот збор во епохата на формирање на македонскиот литературен јазик, еден од чии основачи бил и самиот поет, бил мошне близок до живиот устен говор. Нормите на новиот литературен јазик уште не биле строго утврдени и тривијални. Напротив, Конески покажува, како може да се зборува за најсложеното со обични зборови. Можеби затоа кај него има малку поетски неологизми.

Во поезијата на Конески од 50-тите г. превладуваат кратките форми. Во таа смисла долгата „Везилка" е исклучок. Паралелно со четиристишијата („Пролет", „Тајна", „Врв", „Жртва") има песни составени од шест („Река"), од седум („Даб"), од осум („Галеб"), од десет („Игранка"). Поетот користи катрени („Ѕвезди", „Тишина", „Разделба", „Роза", „Нежност"), терцети („Од возот", „Старата", „Починка"), двосложни („Песна") и петосложни („Снег") строфи. За него се подеднакво интересни како слободната, така и цврстата форма, римуваниот и белиот стих, песната во проза („Јоргован") и сонетот. Влогот на Конески во развитокот на овој класичен жанр на европската лирика во македонската литература се цени мошне високо[11].

Во второто издание на стихозбирката „Везилка" (1961) се забележува тенденција кон укрупнување на лирската форма. Една од најуспешните песни големи по обем, се смета „Болен Дојчин". Темата на народниот јуначки еп за последниот подвиг на обессилениот јунак, кој сам оди во борба со црниот Арапин и, победувајќи го, умира, кај Б. Конески добил нова интерпретација. Оваа тема е преосмислена во духот на егзистенцијалистичкото сфаќање на подвигот, поврзано со моралниот избор. Имено ваквите теми во 50-60-тите г. се нашле во центарот на внимание во литературите на Југославија, како и на Македонија. Пожртвуваната постапка на овој епски јунак, верен на најблиските другари и соборци, повеќекратно се интерпретирала во македонската литература (посебно кај, Б. Ѓузел). Б. Конески го предава трагизмот на осаменоста на неочекувано обессилениот човек, кој бара поддршка од „непознатата жена, единствена на светот, / сестра или мајка, што страдала многу", да му помогне да го исполни последниот долг. Во оваа песна, според критиката, се одразуава поетовата претстава за трагизмот на непокорниот човечки дух. Само моралната цврстина на јунакот му дава сила да ѝ се спротивстави на немилосрдната судбина.

Заедно со развитокот и со усовршувањето на националното стихотворство се збогатува и жанровскиот систем на поезијата, благодарение

[11] Ѓурчинов М. Сонетот по поезијата на Конески. // Он же. Облик и смисла. Скопје. 2000. С.32.

на разработката како на строгите така и на слободните форми. Лириката на Конески демонстрира, практично, синхрониско усвојување на разни стихотворни системи. Во светлината на оддалечување од фолклорниот модел, рецитативниот силабичен стих (создадаен во народното творештво и поврзан со напевот) минимално е присутен во поетското творештво на оваа деценија. Поголемо внимание се одделува на развојот на „литературната“ силаботоника и тоника. Прифаќањето на римуваниот стих и на поезијата со строги форми одело практично паралелно со воведување на верлибризмот во македонската литература.

Ако се спореди оваа ситуација со развитокот, на пример, на руското стихотворство, тогаш лесно може да се забележи во што била принципиелната новина во создавањето на македонската лирика. Во упростен вид во 300-годишната историја на руското стихотворство се изделуваат три периода: силабика (XVII – поч.на XVIII в.), развиток на силаботониката (втора пол.на XVIII – XIX в.), потоа воведување на акцентскиот слободен стих во XX в. Тоа што во литературата со развиена поетска традиција се воспримало како новаторство и како обновување (акцентскиот, слободен стих во руската поезија од почетокот на XX век станал револуционерна појава), во македонската поезија, која истовремено се свртела кон традицијата на разни версификациски системи, добило друг квалитет. Во неа не се забележува опозиција меѓу „традиционалниот римуван и современ“ слободен стих. Ова е посебно забележливо во составувањето на поетските збирки.

Во стихозбирката „Везилка“, паралелно со римуваниот стих се содржи и верлибрисот, но тие воопшто не се во опозиција еден со друг, туку сведочат за ширината на творечките можности на авторот. Македонските поети биле еднакви новатори како во создавањето на традиционалните за европската поезија терцини и сонети, така и при користење на слободните форми. Ова е исто така една од впечатливите појави во литературата со бурен развој, која се стремела кон разработка на современ поетски јазик и уметничка форма.

Ala Šešken

*(Summary)*

The poetry collection of Blazhe Koneski "The Embroidery Woman" (1955) is a vivid evidance of accelerated enrichment and development of the Macedo-nian Literature. It contains the highest examples of philosophical and medita-tive poetry and love poetry though. It demonstrates the richness of strophics, rhyme, rhythm, strict form of poetry and free verse.

*Катица Ќулавкова*

# ПОЕТИЧКИТЕ НАЧЕЛА И ЛИЧНИОТ ОПИТ НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Можеби звучи емфатично за почеток на еден есеј за научна конференција да се каже дека Блаже Конески е македонскиот *визионерски поет*, но, сепак, тоа не е само лично уверување, туку и тврдење кое би можело да се поткрепи со повеќе аргументи. Ја чувствувам потребата да кажам нешто за поетскиот профил на Конески во уводниот дел за неговите поетички начела, затоа што е многу тешко да се направи категорична дистанца и разлика меѓу поетичките сфаќања и поетското искуство, кое поседува моќ за иманентно и автентично доживување на феноменот на поетското. Таквата неразделна врска меѓу смислата за теоретизација на поетскиот феномен и личното искусување на тој творечки поетски феномен е карактеристична за профили на поети каков што е Блаже Конески. Она што, всушност, го одредува неговиот творечки идентитет, е дарбата да ги искаже личните опити/доживувања како проекција на колективните, и да ја препознае колективната свест во колективната, конечно да ја облагороди својата објективна и рационална логика со рефлексиите на интуицијата.

Кога ја давам квалификацијата *визионерски поет*, како што веројатно насетувате, поаѓам од параметрите на Карл Густав Јунг (1978), кој ја прави поделбата на книжевноста, на визионерска и психолошка (книжевност). Точно е дека во поетското творештво на Конески постојат и двете поетики, и психолошката, и визионерската. Но кај многу македонски и светски поети преовладува само едната, главно психолошката. Она по што ќе се памети Блаже Конески и по што ќе се проучува неговата поезија е, секако, нејзината визионерска димензија и егзистенција. Во прозата (расказите, поетската проза, дневниците), тој тоа не успева да го постигне, за што, впрочем, и самиот е наполно свесен, судејќи барем според есеистичката и автобиографската археологија на неговата книжевна дејност. Конески, имено, во своите есеи, никогаш не зборува за својата проза како за негов репрезентативен и еминентен книжевен израз/жанр, односно не го посочува личниот опит во пишувањето проза како парадигматичен за прозниот занает и за неговите поетички начела и закономерности. Затоа, пак, повеќе пати се навраќа на своето лично

искуство во однос на поезијата. Притоа, Конески посочува податоци за своите сензации и доживувања, за својот творечки развој, за односот на неговата поезија спрема народната традиција и универзалните праобрасци, како и за односот на неговиот поетски јазик спрема јазичните форми на македонскиот јазик (тој ги нарекува и „речеви“, по углед на руската теориска и лингвистичка терминологија, што, пак, е сродно и на македонскиот израз за parole, имено - жива реч, жив говор, вклучувајќи го и народниот). Затоа, кога ние овде зборуваме за иманентниот аспект на поетичките начела на Конески, ја имаме предвид првенствено неговата поезија.

*****

Во овој оглед, сепак, нема да трагам по аргументација за визионерската димензија на поезијата на Конески (веројатно не сум ни прва ни единствена која го има кажано ова), туку ќе се сосредоточам со проблематиката на поетичките ставови на Блаже Конески. Ќе предочам некои метареференцијални и автореференцијални поимања на теориските аспекти на книжевноста, изложени во неговите огледи, објавени главно во збирката *Светот на песната и легендата (есеи и прилози)*, од 1993 година.

Токму поради тесната поврзаност на неговите теориски сознанија за поезијата со неговите индивидуални творечки искуства, може да се каже веднаш дека поетиката на Блаже Конески по својата конституција е *емпириска и искуствена, автопоетички обележана*. Во неа има рефлектирани сознанија од *личниот опит* на Конески. Но, искуството не се исцрпува само со личниот опит, иако врз него се одразуваат сите други стекнати искуства: естетските искуства на македонскиот народен творец, потем искуствата на други поети, вклучително и искуствата на неколку богати орални традиции од европско и од светско потекло. Освен тоа, би можело да се каже дека ваквиот пристап, теориските сознанија да се изведат од непосредните книжевни и поетски искуства, да се опишат во нивното созревање и да се поткрепат со илустративни примери, е вообичаен и примерен за некои образовни практики, мислам тука првенствено на практиките на *креативното пишување*.

Впечатокот дека некои сознанија за поетскиот занает и за функцијата на поезијата во општеството и во осмислувањето на човечкото постоење кај Конески се самоникнати, всушност, е само првичен бегол впечаток. Суштински, теориските согледби на Конески се секогаш добро поткрепени со примери од индивидуалниот творечки опит, како и од други примери од историјата на светската народна/орална, уметничка и современа книжевност. Ќе спомнеме само некои од нив: Хајне, Гете, Мајаковски, Мандељштам, Миљковиќ, Миладинов, словенските и маке-

донски епоси, тибетски и вавилонски епски традиции, руски и латинско-американски традиции, па и др.

Освен тоа, теориските согледби на Конески се оформени во тек на еден творечки и спознаен процес, вклопени и проектирани во некој угледен поетски систем и критичарски метод на XX век, па, следствено, ги обележуваат рамките на развојот на Конески и како поет и како мислител. Се работи, најнапред, за категоријалниот систем на *рускиот формализам* од почетокот на 20 век, потем за *книжевната и културната компаратистика и фолклористика*, како и за *аналитичко-психолошките концепции* на К. Г. Јунг.

На крај, треба да се истакне, повторно, и фактот што теорискиот код на Конески е поттикнат од некои *интуитивни и визионерски антиципации*, како и од усвоените сугестивни претстави за јазикот, за народното предание, за семејните и колективните обреди на прераскажување митови, легенди, приказни и песни, уште во неговото најрано или прво детство, во родната куќа во селото Небрегово, Прилепско, Македонија. За важната улога на ова искуство тој сведочи во својот кус, но речит, предговор кон збирката есеи и прилози *Светот на песната и легендата* (напишан 18.9.1992).

Веќе во тој кус пролог кон Збирката есеи, Конески ги постулира, или ги навестува, битните аспекти на својот поетски интерес и поглед на светот:

- прво, неразделната поврзаност меѓу песната и легендата, што е парабола за суштинското сродство меѓу усната традиција, од една страна, и поезијата, од друга, за што говори податокот дека и самиот Конески едно време покажувал интерес и за собирачка дејност;
- второ, испреплетеноста која постои меѓу колективната културна меморија и уметничкото творештво, меѓу митските праобрасци и поетските метафори, меѓу универзалните архетипски мотиви и индивидуалните облици на нивна актуализација во книжевноста преку *нови стилски синтези* (1973, 28);
- трето, папочната и дијалошка врска меѓу поетот и духовното наследство на неговиот народ, впишано во јазичните обрасци, поговорки, гатанки и фразеологизми;
- четврто, митолошкиот слој или запис во личните и месните имиња, односно во топонимите, од каде што поетот влече одредени сознанија за моќта на колективната меморија и на историјата.
- петто, потрагата по поетичкиот систем на начела, како потрага по еден повисок ред во хаосот на секојдневната прагматична и нерефлектирана матица на збиднувања;
- шесто, можеби и најиндикативно, убеденоста дека ако за поезијата можат да зборуваат најразлични повремени посетители на *куќата на поезијата*, тогаш зошто не би можел за неа да зборува

нејзиниот *постојан жител*, да го парафразираме Конески. А токму тоа е Блаже Конески – домородец и староседелец на поезијата, роден поет, кому поезијата му е место кај што се чувствува (како) дома, кај себе, со себе, каде што се осмислува себе, своето постоење и своето битие, каде што ја остварува својата егзистенција преку сопствената есенција.

Во книжевно-теорискиот опсег на битни поими и категории по коишто ќе остане препознатлив Блаже Конески во македонската понова наука за книжевноста, спаѓаат следните категории за коишто денес немам време да ги елаборирам, но имам должност да ги наведам, таксативно и синтетички:

- поимите *иновација и актуализација на традицијата*, со што Конески се легитимира како теоретичар кој ја промислува книжевноста низ динамични, комплементарни, дијалошки сопоставени, па и спротивставени категории. Во случајов станува збор за потребата своеобразниот оригинален придонес на современиот поет да се препознае во корелација со традицијата од којашто произлегол поетот, било таа да е орална и колективна било уметничка. Овој прв теориски комплекс, разработен во есејот „Мојот опит", всушност, не е едноставен како што навидум се чини, затоа што покренува и други суштествени одлики на поетската работа и работилница. Станува збор за јасно искажаната свест на Конески за постоењето на универзални праобрасци на културата и на колективната меморија на човештвото, проектирани и актуализирани во одделните народни и јазични традиции, дополнително актуализирани и подновени во авторските опуси на сите позначајни светски писатели од 19 и од 20 век.
- *Триаголникот* на чинители кои ја сочинуваат статиката на сложената архитектоника на песната и кои функционираат закономерно во различни епохи и традиции, составен е од (1) *традиција* (2) *колектив и* (3) *автор*: „Традицијата живее и во колективот и во авторот" (1973, 11).[1] Поетскиот јазик не се трансформира нагло и коренито, туку низ постапни процеси од орална во современа варијанта. Поезијата се востановува на различни начини во една иста епоха (на пример, современата поезија денес), а тоа, пак, значи дека е допуштен и дека е реален плурализмот на поетиките и на поетите, исто како што е предвидлив фактот дека поезијата се иновира на различни начини, како што на различен начин се иновираат наследените традиции.

---

[1] Конески на едно место потсетува и на неправдата што понекогаш ѝ се нанесува на интимната поезија, па го воведува изразот „презрената интима" (76). Тој тука застанува во одбрана на интимните слоеви на песната како што на друго место се залага и за уважување на колективните слоеви, вклучително и патриотските, националните (национален фон на поезијата, 56)

- Од подоцнежните есеи и прилози на Конески јасно се гледа дека тој го надополнува овој триаголник со факторот *архетип* (психолошки доминанти, 1993, 51), универзални мотиви и прво-битни обрасци, колективна меморија, духовно наследство или т.н. *проширено сеќавање* (1993, 54). Токму затоа, се чини дека триаголникот на Конески треба да се дополни со четвртиот фактор и да се прими како *четириаголник*, како еден *поетички квадрат*. Колку е побогато наследството, толку е побогата поезијата, вели тој (1993, 51). Искуството на различни поети од различни епохи и од различни културни матрици, покажува дека постојат некои заеднички *праобрасци* во севкупната човекова култура, кои се вообразуваат во поезијата на различни начини, и кои суштински сведочат за еден голем културен, антрополошки и мемориски супстрат на човештвото, за една исконска ризница од херметизирани симболи и митски слики (1993, 30) од коишто се инспирираат поетите и уметниците, а кои ја сочинуваат колективната меморија на човештвото и претставуваат траги од некогашните цивилизации. Конески ја наведува како пример и неговата песна „Песјо брдце", во смисла на една естетска актуализација на една универзална митска слика на вечната обнова на злото (1993, 30).
- Поетите се поврзани неразделно со богатата *јазикотворна лабораторија* на својот народ, па повратно се јавува и потребата колективот да ги санкционира, како што вели Конески, јазичните обрасци на поетите. (1993, 28)
- Во тој контекст, ќе биде кажано дека Конески го набљудува поетот како субјект кој ги освестува и ги осветлува содржините и првобитните форми на колективното несвесно, претворајќи ги во поетски слики и метафори подложни на естетски прием, на спознајна рецепција и на интерпретативни реплики. Древните мотиви се присутни во свеста на колективот, а авторот/поетот воспоставува комуникација со колективот и со неговата свест и меморија, па станува медијатор кој ги искажува тие мотиви на свој специфичен, стилизиран и актуелен начин.
- Благодарение на тие споделени содржини на заборав и на неосвестена или несвесна меморија, што поетите и творците ги претвораат во облици на проширено, гномично, метафорично и параболично сеќавање (митски слики, праобрасци, архетипови), доаѓа до голем број допирни точки и *совпаѓања* во книжевноста, доаѓа до ситуации кога, независно еден од друг, неколку поети опеваат ист мотив и доаѓаат до сродни искази. Иако мотивите се веќе дадени и ограничени на број, можностите на нивната уметничка актуализација се неограничени. Поетите често се наоѓаат во иста ситуација и во ист опит, па доаѓаат до исти или до слични решенија. Тука за пример Конески ги наведува стиховите на

Бранко Миљковиќ „исто је певати и умирати“ и на Константин Миладинов од *Т'ѓа за југ*, „...на кавал да свирам, с'лнце да зајдвит, ја да умирам.“ *Првобитните форми* од типот на поговорките, изреките, тажаленките, смрзнатите мртви метафори, „рудиментарните форми на јазикот“ во коишто поетот препознава нешто уметничко, вршат улога на зародиш, на *нуклеус* на песната (Конески 1993, 15).

- Некои аспекти на песната не зависат од желбата на поетот, колку и да се подредени на мајсторството на неговиот занает. Можеби затоа Блаже почесто зборува и сведочи за *откривање на песната,* одошто за пишување и за творење на песната. Откривањето на песната го споредува со дешифрирањето и со пополнувањето на крстозборот и воопшто на енигматиката, потем со откривањето на скулптурата, односно со откривањето на сликата во иконографијата (за што зборува Успенски 1979, 258, 305).
- Оградувајќи се од Платоновата концепција на светот на идеите и светот на сенките, Конески, сепак, во платоновски манир го објаснува постоењето на битието на песната независно и пред самиот поет. Поетот само во еден момент кога воспоставува контакт со *проширеното сеќавање на колективот*, како и со својата натпросечна сензибилност (чувствени сензации, 1993, 12) за јазичното изразување, ја препознава текстурата на песната и ја обликува, т.е. ја актуализира на своеобразен начин, преку разни форми на стилизација, преку разни облици на *очудување* и на отежнување на поетскиот израз (1993, 33). Очудувањето на светот и на јазикот го создаваат впечатокот/илузијата дека читателот гледа нешто за првпат. Конески, во духот на руската формалистичка мисла, вели дека *нема книжевност без очудување*. Нема книжевност без ред, хармонија, симетрија, без архитектонска статика (1993: 39, 40, 42).
- Поетот воведува ред во хаосот, го штити личното од безличното и од кошмарното. Воведувајќи го тој поетски ред, поетот ја гради архитектониката на *двокатната куќа* на песната. Песната се чита и на рамниште на опис, и на рамниште на порака, значење и смисла (1993, 44-46).
- Според Конески, поетот е во постојан *контакт* и со другите поети при што доаѓа до одредени облици на *влијанија, контакти и заемни дејства* (1993, 58). Конески смета дури и дека може да се постигнат уметнички резултати во поезијата/книжевноста само ако авторот е способен да го усвои туѓото наследство на особен творечки начин (1993, 21).
- Се чини дека Конески гради *антиромантичарски концепт* на улогата на поетот, затоа што смета дека поетот не е ни прв ни сосема оригинален и уникатен во своето пеење, туку нему му

претходат други колективни народни и авторски традиции. Поетот не е ни сам ни „несам“ во културната историја на човештвото. И кога е сам, и има моќ за визионерско претставување на светот, поетот општи со колективот, со минатото, со некој повисок ред на свест и на *чувствени сензации*. Поетот е ставен во улога на *археолог* кој копа по тешките наслаги на колективната меморија и некогаш откопува вредни предмети или фрагменти од предмети. Поетот не е демиург. Поетот ја одгатнува меморијата на територијата, ги толкува прекриените содржини со заборав на човештвото, ги разоткрива недостапните предели на битието. Поетот се сеќава, заедно со својот јазик и со својот народ. Поетиката на Конески е *археологија на сеќавањето*.

- Можеби необично, но точно е дека Конески на поезијата гледа како на уметнички говор кој, за разлика од науката, има *обредна, перформативна, психагошка* моќ да дејствува во дадената ситуација на трансцендентен начин, катарзично. Поезијата, имено, во миговите на силна возбуда и изненада, предизвикува чувство на задоволство и уживање, таа го разубавува и го осмислува постоењето (1993, 20), врши естетска, но и етичка улога (1993, 72). Поезијата го споделува со човекот и доброто и злото (1993, 20).
- Конески тука прави реплика на теориите кои заговараат одумирање на поезијата и на уметноста. Според него, сè додека живее јазикот, ќе живее и поезијата. Зашто, да, поезијата изненадува и со познатото (1973, 60), изненадува и кога потсетува на некои заборавени, на некои потиснати содржини.
- Освен тоа, ако поетот ги открива и ги дешифрира невидливите писма на минатото и ја открива смислата на постоењето на битието, значи ако поетот му соопштува на човештвото некои тајни знаења, некои недостапни и забранети знаења, тогаш не треба да нè изненадува фактот што поетот често во историјата бива осуден, изопштен и казнет за таа своја откривачка, просветителска и просветлувачка дејност. Конески во таквата состојба на поетот го препознава *прометејскиот синдром*. Како што Прометеј му ја открива на човештвото тајната за огнот и му го покажува патот до светлината на постоењето, така и поетот го води човекот, го води и својот народ до состојба на духовна озареност и слобода.
- Поетите, со други зборови, понекогаш се спротивставуваат на волјата на боговите (1993, 85) и откриваат опасни вистини. Исконското се открива низ премрежиња и со совладување на неговите противречности (1993, 63). Таа *етичка ролја* на поетот и неговата поезија (1993, 72) не останува неказнета. Ако не поинаку, поетот е распнат на крстот на внатрешните конфликти (1993, 36), се соочува со своите духовни растројства, страданија и пасии, со

својата темна страна, со олицетворенијата на злото, со бремето на *егзистенцијалната гроза* (1993, 47) и со зазорот како да се соочи со неа, како да го разбере светот.[2] Оттаму, и стихот „ме уби пресилната реч“ на Миљковиќ. Секое време треба да го даде својот одговор на прашањето како поетот да ја сочува својата одбранбена моќ, како да се спаси поезијата, но и поетот.

РЕФЕРЕНТНА ЛИТЕРАТУРА:

Конески, Блаже. 1993. *Светот на песната и легендата (есеи и прилози)*, Скопје: Гоце Делчев.

Jung, Karl Gustav. 1978. Transcendentna funkcija, *Dinamika nesvesnog, Odabrana dela* Karla G. Junga, tom 1. Novi Sad: Matica Srpska, 145-172.

Jung, Karl Gustav. 1978. Lično i nadlično ili kolektivno nesvesno, Sintetska ili konstruktivna metoda & Arhetipovi kolektivno nesvesnog, 68-120. In: *O psihologiji nesvesnog. Odabrana dela Karla G. Junga*, tom 2. Novi Sad: Matica Srpska.

Uspenski, Boris. 1979 [1971, 1970]. *Poetika kompozicije. Semiotika ikone*. Beograd: Nolit.

[2] Добрите мајстори, вели Конески, го прават најдобро што можат она кое може да се направи и во најтешки услови (1973, 72).

*Емилија Црвенковска*

# ЗНАЧЕЊЕТО НА ДОБРОМИРОВОТО ЕВАНГЕЛИЕ ЗА ИСТОРИЈАТА НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Како долна граница на постанокот на црковнословенскиот јазик, односно на преминот на старословенскиот период во црковнословенски, се зема XII век. За најстар текст во кој е одразена македонската редакција на црковнословенскиот се смета Добромировото евангелие (понатаму *Дбм*), настанато на почетокот на XII век, кое според основните карактерстики, претставува преодна фаза од старословенскиот во црковнословенски период. *Дбм* е еден од оние ракописи што подолго претставувале загатка во палеославистиката, со оглед на неговото постапно поврзување во една целина. Ракописот бил расфрлан низ неколку ракописни ризници во различни центри: во Санкт Петербург, Руската национална библиотека, Синај, Библиотека на манастирот „Св. Катерина“ и во Париз, Национална библиотека[1].

Не случајно токму овој ракопис го побудувал интересот на славистите уште од XIX век, кога прв Ватрослав Јагиќ[2] се зафатил со негова анализа и констатирал дека се работи за ракопис од македонски тип[3]. На Добромировото евангелие му посветиле внимание многу

---

[1] Добромировото евангелие сега се чува во три ракописни збирки, разделено на неколку дела: основниот дел од 183 пергаментни листа и 14 листа од хартија со писмо од XIV век во РНБ (Q. n. I. 55), Руска национална библиотека во Санкт Петербург; вториот дел од 23 пергаментни листа (MS 43/O), составен дел на старата синајска збирка, третиот дел - два листа се чуваат во Париската национална библиотека (Slav. 65), (Станчев 1981) и четвртиот дел – 9 синајски листа откриени од Тарнанидис во 1975 год. (MS 7/N) се чува во манастирот „Св. Катерина“ на Синај. Изданија: Алтбауер 1973 (фототипно); Велчева 1975 (стариот синајски и петербуршки дел); Станчев 1981 (парискиот дел); Tarnanidis 1988: 111-112, 317-334 (фототипно издание на новиот синајски дел); Велчева 1991 (дипломатско издание на новиот синајски дел); Угринова-Скаловска, Десподова 1992 (Јагиќ 1992): студијата на Јагиќ за Добромировото евангелие + репродукции од новооткриените делови (париски 2 л. и нов синајски 9 л. + диференцијален речник).

[2] За историјатот на тоа како стасал овој ракопис во рацете на Јагиќ в. кај Nazor 1974, во нејзиниот приказ на Алтбауеровото издание.

[3] Јагиќ истакнува дека „станува збор за стар пергаментен кодекс пишуван со кирилица, од јужнословенско, поточно од македонско потекло“ (Јагиќ 1992: 30), и понатаму „во однос

еминентни имиња во палеославистиката како М. Алтбауер, Б. Велчева, М. Гарѕанити, В. Десподова, И. Добрев, Л. Мошињски, К. Станчев, Р. Угринова-Скаловска и др. Материјалот од овој ракопис се користи во низа значајни студии за јазикот на црковнословенската писменост, палеографски описи и палеографски албуми (в. Угринова-Скаловска во Јагиќ 1992: 10)[4]. *Дбм* го привлекло и вниманието на Блаже Конески, па може да се каже дека Конески овој текст, освен Вранешничкиот апостол што го издаде монографски, најмногу го користи во своите дијахрониски истражувања. Пред се, како претседател на МАНУ, Конески се воодушевил од ракописот и од новооткриените фрагменти што на Синај ги открил Моше Алтбауер и лично се заложил за печатење на ракописот во МАНУ, па така настанало првото фототипно издание на *Дбм*, приредено од Алтбауер. Низа примери од *Дбм* Конески користи во својата *Историја на македонскиот јазик* (Конески 1965), како и во *Историската фонологија* (Конески 2001), а има напишано и три одделни статии токму за овој ракопис, две објавени во Македонија (Конески 1976а, Конески 1976б) и една во САД во Зборникот во чест на Хорас Лант (Koneski 1978). Што се однесува на јазичните карактеристики, Конески во своите анализи на *Дбм* се задржува на неговите фонолошки карактеристики, морфологијата, морфосинтаксата, некои лексички теми, семантички балканизми, актуализација на текстот и сл.

Првата антологиска студија за овој текст е настаната уште во 1898 год. од Ватрослав Јагиќ, објавена во Виена, преобјавена во превод на македонски од Радмила Угринова-Скаловска во 1992[5]. Јагиќ ја установува големата старина на споменикот врз основа на неговите палеографски и јазични особености, го одредува неговото македонско потекло врз основа на некои гласовни, морфолошки и лексички црти, ја утврдува врската на *Дбм* со глаголската книжевна традиција (в. Угринова-Скаловска во Јагиќ 1992: 9). Тој го поврзува тесно *Дбм* со глаголските ракописи *Асем*, *Зогр* и *Мар* и заклучува дека следењето на глаголската традиција е изразено преку употребата на ѣ за ѣ и за ꙗ, три букви за носовките: ѫ, ѭ и ѧ, а ваква употреба на носовките се среќава и во Киевскиот мисал, Синајскиот псалтир и во Охридските ливчиња (Велчева 1975: 23). Правопис со овие три носовки е карактеристичен и за дел од ракописите од македонската редакција на црковнословенскиот: *Охр, Бон, Орб, Јов* и др. (Макаријоска 2008: 69). *Дбм* дава податоци и за историскиот развој на словенската

на неговата голема старина (XII век), неговиот несомнен јужнословенски, веројатно, македонски произлез...“ (Јагиќ 1992: 93), и понатаму „нашиов кодекс заедно со неговиот непосреден прототип и припаѓа на западната, македонска група“(Јагиќ 1992: 194).

[4] Кон овие единици може да се додадат уште: Десподова 1983: 8-10; Десподова, Славева 1988: 82-85; Велев, Макаријоска, Црвенковска 2008: 32-33).

[5] Детален преглед на литературата за Дбм до 2001 год. со коментари е дадена кај Garzaniti 2001: 367-370.

кирилска палеографија, одразувајќи една рана архаична фаза во кирилицата, многу блиска до глаголските текстови (особено за ова в. Велчева 1975). Во *Дбм* се употребува едноеров правопис со ь, висечко писмо навалено надесно[6], употребува стар тип кирилица. Скудниот надворешен изглед без илуминација, исто така, укажува на старината на ракописот. И дел од јазичните архаизми упатуваат на раниот период од неговото настанување.

Досегашните иследувачи на *Дбм* изделуваат во него јазични подновувања на сите рамништа (Велчева 1975: 23). Еден од главните аргументи во истакнувањето на македонскиот произлез на *Дбм,* Јагиќ гледа во рефлексите на еровите, односно: ъ>о, ь>є, како и на ѫ>ѧ. Во *Дбм* не е одразено мешањето на назалите, што може да се објасни со неговата дијалектна основа во која се влезени јужномакедонски говори. Во врска со процесот на деназализацијата во *Дбм,* Јагиќ сметал дека тој бил многу напреднат, но Конески се спротивставува на ова мислење и смета дека говорот претставен во овој текст е таков во кој ринизмот се чувал подолго и оставил траги до денеска (Конески 1976б: 14). Познато е дека процесот на деназализација одел во правец север-југ и најдоцна ги зафатил јужномакедонските говори во дел од кои и денес има траги од назалниот изговор. Некои случаи на замена на назалите, односно на ѧ со ѫ во аористната наставка –шѧ: видѣшѫ 7б, крьстишѫ сѧ 40б, начѧшѫ 6а, 21а, придошѫ 18а, разоумѣшѫ 9б, ськазашѫ 35б, се објаснуваат како морфолошки процес на израмнување на наставките[7].

Во однос на фонолошко-правописните подновувања, во литературата се забележани вторично вметнување на ерови: возьметь 23б, възьнєзь 24б, потоа многубројни случаи на асимилација кај консонантите: всьпишѧ 22б, о тщєрі 27б, мощно 18б, 19а, пришєтши 12б и сл.

Зборувајќи за фонолошките процеси, Конески се зафаќа со она што е најпроблематично во дијахрониската лингвистика, а тоа е откривањето на дијалектната база на црковнословенските текстови. Во врска со *Дбм,* Конески вели: „не интересира до колку можеме од него да извлечеме

---

[6] Манирот да се пишува со висечко писмо и начинот на кој се подредени буквите потсеќа на писмото во глаголските ракописи како Киевскиот мисал, Синајскиот псалтир, Охридските ливчиња и некои делови од *Мар* и *Асем* (Велчева 1975: 14).

[7] Во врска со формите на аористот на –шѫ Конески истакнува: „...морфолошкиот фактор довел до вкрстување со имперфектната наставка –хѫ. Во оваа претпоставка не уверува уште повеќе тоа што вакви аористни форми се среќаваат и во *Дбм*, кое инаку не познава редовна замена на носовките. Заправо, *Дбм* може да биде типичен претставник на ситуацијата во некој од јужномакедонските дијалекти, во кој ѫ се пренесувало со ѧ или ѭ само по морфолошки пат (Конески 2001: 48)“.

податоци за состојбата на извесни наши дијалекти во почетокот на XII век" (Конески 1976б: 13). Како главна одлика што дава локално обележје е појавата на преглас на ѧ зад ш, ж и ч. Додека прегласот на ѧ во ä (графиски претставено со ѣ) зад палатализираните р', л', н' и с' се среќава во *Дбм*, но и во други споменици од црковнословенската писменост што му припаѓаат на јусовскиот период и претставува една од правописните одлики на македонската варијанта на црковнословенскиот[8], таквиот преглас зад непарните палатали ж, ч, ш, што е одразен во *Дбм*, претставува регионално ограничена појава која е најизразена во јужниот регион (Угринова-Скаловска во Јагиќ 1992:16). Освен зад **ч, ж, ш** (чѣ м. ча: чѣємь 55а, чѣсь 14а, 55, 69б, 78а, 120а, чѣшѧ18б, 110а, обычѣи 178б, пєчѣль 170б (сп. пєчѣлъ и во *Григ*, Рибарова 2005:153), пєчѣшє 161а, ѕапєчѣтлѣ 130б, ськоньчѣ 23б (сконъчаатъ *Григ*); жѣ м. жа: оужѣсь 26а, 44а, 46а, жѣлость 127б, бѣжѣ 20а12, можѣшє 100а; шѣ м. ша: слышѣ 11а, 130б, 158б, оуслышѣ 32а, 90б, 157а, слоушѣѭи 53а, вьѕношѣшє сѧ 121а), преглас на ѧ има и зад **щ, жд** (ждѣ м. жда: граждѣнє 100б, исхождѣахѫ 44б; щѣ м. ша: отьвѣщѣти 19а, 85б, 107б, сьвѣщѣшѫ 109б). Покрај овие примери, паралелно се среќаваат и такви без преглас зад соодветните консонанти. Зад ц, односно замена на цѧ со цѣ, има само во еден пример: отрицѣти сѧ. Зад ѕ ваква замена не се среќава.

Овој преглас се јавува во коренски слогови и во слогови на основата. Го нема во флексијата: чѣшѧ, мѫжѧ. Јагиќ истакнува дека групите чѣ, жѣ, шѣ и ждѣ, щѣ се толку бројни (има околу 400 примери[9] во ракописот (Конески 2001:16)) што на нив мора да се гледа како на особен признак на овој текст (Јагиќ 1992 :42). Ова претставува жива особеност на говорот на препишувачите. Соодветна ситуација, преглас на а > ä ( >е), денес има во целиот појас на јужномакедонските говори: *жäба, чäша, шäрка* во Сухо и Висока, Солунско, *жäба -жеб'аа*, Корчанско, *чеша*, Костурско, Кукушко (Конески 2001:15). Како што истакнува Конески (2001:16), „интересно е дека во говорот на Бобошчица и денес е уште дејствен еден онаков модел каков што е видлив во Дбм: преглас зад непарните меки консонанти во одделни лексеми, но не и во флективните наставки: сп. *чäша, фчäс, жјäба, жјäли, жјäр,* но не и во граматички

---

[8] прегласот на а по меките консонанти, кој во минатото бил широко распространет во јужниот појас на македонските дијалекти и дошол до израз и во првиниот графички план на кириломодиевскиот старословенски јазик (Пилат 2010: 330).

[9] Од овие 400 примери повеќе од половина се однесуваат на формите од глаголите слышѣти (85) и отьвѣщѣти (143), што е разбирливо, со оглед на фреквентноста со која овие лексеми се користат во нарација (Конески 1978: 11).

наставки (*ѓрижа, душа*)". Ова покажува дека не бил веќе активен процес, бидејќи неговите резултати се нивелирале спрема потребите на некои морфолошки категории. Видоески (1998: 348) забележува дека во околината на Корча, во двете села Бобошчица и Дреновени, меѓу сочуваните архаизми е и прегласот на /а/ во /ä/ под акцент, и во /е/ во неакцентиран слог зад палатален консонант: *jäѓне, жјäба - јер'емче, ӣ'ојес*[10]. Ваква состојба се јавува уште во некои македонски црковнословенски текстови како *Гриѓ, Хлуд, Поѓ, Дбј*.

Добромировото евангелие е значајно и за **историската дијалектологија** на македонскиот јазик со оглед на фактот дека во него е одразен еден јужномакедонски говор со препознатливи специфичности. Спротивно на Јагиќ, Конески ја исклучува можноста *Дбм* да биде поврзано со Солунско. Тој ја бара неговата дијалектна основа поназапад, кон Костурско и кон Корчанско.

За потесна определба на дијалектната основа на *Дбм* помага тоа што во него има говор во кој ѧ при деназализација совпаднал со ѣ: свѧть 75а (м. свѣть), и обратно: сѣмѣ 105а (м. сѣмѧ). Тоа, според Конески, ги исклучува југоисточните македонски говори во Солунско и во Серско каде што има различни рефлекси на ѧ и на ѣ: грѣдѫ[11] 7а грѧдѫ, *Зоѓр, Мар*, пѣтєль 21б (ЗХ).

Дијалектната база може да се определи и во врска со некои појави во консонантизмот, како алтернацијата г: ѕ (кьнѧѕа, сьтѧѕаниє, подвиѕаитє сѧ) која територијално се поврзува со говорите расположени во тесен појас по линијата што води од Гостиварско, преку Кичевско и Охридско, до Костурско (Конески 1976б: 15).

Појавата на протетичкото ј, Конески (1976б: 18) ја смета за маркантна во однос на дијалектната диференцијација, со оглед на фактот што во источните говори се јавува *в* како протетички глас. Најстара потврда за протеза на ј ни дава Дбм: ѭжє (Конески 2001: 51), како и во меѓузборовното поврзување въ главѫ ѭглоу (въ гл҃вѫ ѫглоу *Мар,Зоѓр*, ) (Конески 2001: 51).

Во лексиката на *Дбм* се присутни елементи што укажуваат на јужномакедонските говори: кошоулѣ, пѧтєль, дьвѣ лапьцѣ[12] 106б.

---

[10] Прегласот на *а во *ä/е* е денеска жив фонетски процес во два пункта на македонската јазична територија – во говорите на корчанските села Бобоштица и Дреновени и во гоцеделчевскиот (неврокопскиот) говор (Видоески 1999: 69).

[11] Јагиќ (1992: 47) изделува повеќе од десет примери со ваква замена во коренот грѧд- .

[12] Во Костурско и во Корчанско и денес е познат зборот *лапка* со значење *јаболко* (Конески 1976б: 21). Зборот *лапка* во ова значење е сочуван и во говорот на наши преселници (преселени околу 1924 год.) во Турција, односно население од селата Жервен, Сервич (Сорович) меѓу Лерин и Воден и од Забордени, сите во егејскиот дел од

Кога ќе се пресечат изоглосите на сите овие појави, подрачјето за дијалектната основа на *Дбм* се стеснува на костурко-корчанскиот крај.

Присуството на еднакви дијалектни јужномакедонски црти во неколку ракописи од приближно ист период (XII до XIII век) што ги обрединуваат и заедничките особености на Охридската книжевна школа, наведуваат на мисла дека на пошироката јужномакедонска територија постоел средновековен скрипториум (или скрипториуми). Ова го навестува и Конески напоменувајќи дека говорот на Бобштица, лоциран во албанскиот регион на Корча, е во непосредна близина со историската област Девол, каде што дејствувал св. Климент Охридски. Така, *Дбм* може да се смета за посредник меѓу современите јужни македонски говори и кирилометодиевскиот јазик (Конески 1978: 193). Овие ракописи во голема мера ги почитуваат традициите (правописни, фонолошки, морфолошки, лексички) на Охридската книжевна школа. Тоа наведува на заклучок дека под поимот Охридска книжевна школа треба да подразбираме територија многу поширока од Охрид со околните села; дека таа имала влијание и на територијата на западна и на јужна Македонија и опфаќала повеќе скрипторски центри (Црвенковска 2003).

Дбм дава преглед за една понова фаза во морфолошкиот развој. Во именскиот систем важно е да се обележи нарушувањето на синтетичката деклинација (на пр. навлегување на акуз. во сферата на лок., употреба на акуз. при глаголи што покажуваат движење, а лок. при глаголи што покажуваат мирување и сл.). Деклинацијата се одликува со колебања во изборот на наставките од тврдата и од меката промена (Конески 1976б: 18). Во овој текст голем е бројот на примерите во кои се согледува појава на членот: гласось 162б, деноть 125а, мирось 163а, образось 10а, работь 80б, 87а, родось 15б, 74б, 108б, стоуденецось 131б, чл‹о›в‹ѣ›кось 24б, 36б, 117а, појава што е одразена и во други ракописи од македонската редакција како *Григ̄, Дбј, Орб.*

Во рамките на глаголскиот систем особено е за обележување навестувањето на распределба во три глаголски групи, *а, е* и *и*, во македонскиот јазик, при што прегласот на а одиграл одредена улога (Конески 1976б: 19). Ова, пред се, се согледува во имперфектните форми. Се образува имперфект од сегашна основа со депалатализиран корен - зовѣше м. зъвааше, пишѣше 147а м. писааше, приносѣахѫ м. приношаахѫ ходѣше м. хождааше (Велчева 1975: 23).

Во рамките на заменскиот систем иновација претставува употребата на личната заменка за 1 л. мн. во форма ны (м. мы) што потоа ќе

Македонија, кои денес живеат во с. Мустафа Паша околу Синасон и во Угруп во Кападокија (Волшебниот свет на Кападокија, 5, Зборувате ли по „нашки“!?, Нова Македонија, 19 октомври 1998, 7).

надвладее во системот. Од заменките се за обележување варирањата на постарите со понови форми: ть и тои 154 а. Формата тои е застапена уште и во *Бон, Рад, Рдм, Орб* (Макаријоска 2008: 79) и во други ракописи од македонска редакција.

*Дбм* дава нови сознанија и за историскиот развиток на лексичкиот фонд на црковнословенскиот јазик од македонска редакција, како и на црковнословенскиот јазик воопшто. На лексиката на овој ракопис му е посветен трудот на Вангелија Десподова (1977), а диференцијалниот речник е приложен во вториот том од *Дбм* подготвен од Угринова-Скаловска и од Десподова (Јагиќ 1992). Секако дека деталната лексикографска обработка на *Дбм*, ракопис кој е вклучен во *Речникот на црковнословенскиот јазик од македонска редакција* што се работи во ИМЈ „Крсте Мисирков“ во Скопје, ќе ги збогати сознанијата за историската лексикологија. Ракописот е особено богат со лексички форми, (според Цејтлин, во него има околу 2500 збора), наспрема *Зогр* со 2756, а *Мар* – 2874, а треба да се земе предвид фактот дека во *Дбм* го нема евангелието по Матеј (Цейтлин 1982 : 227).

Преку *Дбм* добиваме и нови сознанија за Охридската книжевна школа, а поточно може да се утврди дека нејзината дејност се одвивала на поширока територија. Неколку ракописи што ги следат традициите на оваа школа покажуваат блиска дијалектна основа. Тоа се *Дбм* , *Григ*, *Хлуд* и во *Пог*.

Она што можеме да го додадеме кон претходните сознанија за *Дбм*, со оглед на достигањата на палеославистиката во последниве децении кога добиваме подробна анализа на одделни црковнословенски текстови, е дека сега веќе можеме да споредиме во кои други ракописи од македонската редакција се среќаваат слични подновувања како во *Дбм*. Со тоа ќе се добие попрецизна слика кон кој круг текстови припаѓа овој ракопис.

Може да се заклучи дека *Дбм* претставува извор за историјата на македонскиот јазик, за одликите на македонската редакција на црковнословенскиот, за македонската историска дијалектологија, за историската лексикологија, како и за територијата врз која се протегала Охридската книжевна школа.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Алтбауер, М. 1973: Добромирово евангелие, кирилски споменик од XII век, приредил М. Алтбауер, т. I, Скопје.

Велев, И., Макаријоска, Л., Црвенковска, Е. 2008: Македонски споменици со глаголско и со кирилско писмо, Скопје.

Велчева, Б. 1968: Към Добромировото евангелие, Славистичен сборник, София, 123-129.

Велчева, Б. 1975: Добромирово евангелие, български паметник от началото на XII век, София.

Велчева, Б. 1991: Новооткритата част на Добромировото евангелие в Синайския манастир „Св. Екатерина", Фодишник на Софийския университет, Факултет по слав янски филологии, т. 82 (2) за 1988г.,София, 125-137.

Видоески, Б. 1998: Дијалектите на македонскиот јазик, том 1, Скопје.

Видоески, Б. 1999: Дијалектите на македонскиот јазик, том 3, Скопје.

Георгиевски, Г. 2001: Супинот и неговата синтаксичка замена во Добромировото евангелие, Македонистички студии, Скопје, 61-76.

Десподова, В. 1977: Лексиката на Добромировото евангелие, Македонистика I, Скопје, 5-96.

Десподова, В. 1983: Македонски писмени споменици во ленинградските библиотеки, Македонистика 3, Скопје, 5-61.

Десподова, В., Славева, Л. 1988: Македонски средновековни ракописи I, Прилеп.

Добрев, И. 1979: Текстът на Добромировото евангелие и втората редакция на старобългарските богослужбени книги, Български език, XXIX, 1, София, 9-21.

Јагиќ, В. 1992: приредиле: Угринова-Скаловска, Р., Десподова, В.: Добромирово евангелие II, Скопје-Прилеп.

Конески, Б. 1965: Историја на македонскиот јазик, „Кочо Рацин", Скопје, „Просвета", Белград.

Конески, Б. 1976а: Белешки за Добромировото евангелие, Прилози I, 1-2, МАНУ, 5-9.

Конески, Б. 1976б: Што дава Добромировото евангелие за историјата на македонскиот јазик, Годишен зборник на Филолошкиот факултет II, Скопје, 13-22.

Конески, Б. 2001: Историска фонологија на македонскиот јазик. Со општ поглед врз фонолошкиот развиток на македонскиот јазик и со карта на македонските дијалекти од Божидар Видоески (ред. Љ. Спасов), Скопје.

Макаријоска, Л. 2008: Јазичните особености на македонските црковнословенски текстови, Предавања на XL меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје 65-96.

Пилат, Ш. 2010: Вокализмот на Григоровичевиот паримејник, Меѓународен македонистички собир, Реферати од научниот собир одржан од 29 до 31 август 2008 г. во Охрид, Скопје, 327-333.

Станчев, К. 1981: Неизвестные и малоизвестные болгарские рукописи в Париже, Старобългаристика 5, 1981, 3, 85-91.

Цейтлин, Р. М. 1982: Из наблюдений над лексикой Добромирова евангелия, Язык и письменность среднеболгарского периода, Москва, 225-249.

Црвенковска, Е. 2003: За територијата на Охридската книжевна школа, Реферати на македонските слависти за XIII меѓународен славистички конгрес во Љубљана, 2003 година, МАНУ, Одделение за лингвистика и литературна наука, XXVII, 1-2, Скопје, 147-160.

Altbauer, M. 1971: Z lexika nově nalezeného zlomku Dobromirova evangeliáře, Studia Palaeoslovenika, Praha, 21-25.

Altbauer, M. 1987: Identification of newly discovered Slavic manuscripts in St. Catherine's monastery in Sinai, Slovo 37, 35-40.

Garzaniti, M. 2001: Die altslavische Version der Evangelien, Köln Weimar Wien: Böhlau Verlag.

Koneski, B. 1978: On the Umlaut of a in the Evangelium Dobromiri. Folia Slavica Vol. 2, № 1-3, Studies in Honor of Horace G. Lunt, Columbus, Ohio, 190-195.

Moszyński, Leszek 1984: Słownictwo macedońskiego ewangeliarza popa Jowana wobec słownictwa ewangeliarza Dobromira, Зборник во чест на Блаже Конески, Скопје: Универзитет „Кирил и Методиј", 171-179.

Nazor, A. 1974: Добромирово евангелие. Кирилски споменик од XII век, Том I. Приредил Моше Алтбауер. Македонска академија на науките и уметностите, Скопје 1973, стр. XVIII+таб.CCCCXXXVIII, Slovo, 237-240.

Tarnanidis, I. 1988: The Slavonic Manuscripts discovered in 1975 at St. Catherine's Monastery on Mount Sinai, Thessaloniki, 317-334.

**Кратенки на изворите**

*Асем* - Асеманово евангелие
*Бон* - Болоњски псалтир
*Григ̄* - Григоровичев паримејник
*Дбј* - Добрејшово евангелие
*Дбм* - Добромирово евангелие
*Зог̄р* - Зографско евангелие
*Јов* - Евенгелие на поп Јован
*Мар* - Мариинско евангелие
*Орб* - Орбелски триод
*Охр* - Охридски апостол
*Пог̄* - Погодинов псалтир
*Рад* - Радомирово евангелие
*Рдм* - Радомиров псалтир
*Хлуд* - Хлудов триод, XIII век

Emilija Crvenkovska

THE MEANING OF EVENGELIUM DOBROMIRI
FOR THE HISTORY OF MACEDONIAN LANGUAGE

*(Summary)*

The interest of slavists for Evangelium Dobromiri (Dbm), an important twelfth century Cyrillic manuscript, that belongs to the Macedonian redaction of Old Church Slavonic originates from the first Jagić's study on it's language in 1898. This manuscript was in the focus of the diachronical linguistic research by Blaže Koneski who used examples from Dbm to explain some of the main features of Macedonian Church Slavonic redaction. Dbm shows connection with the canonical manuscripts like Codex Marrianus, Codex Zographensis, Codex Assemani on one hand, in relation to some old paleographical features, some conservative phonological, morphological and lexical features. On the other hand, some important characteristics occur which confirm it's Macedonian provenience like: the substitution of ь>є, ъ>о, reduction of declensional system, innovations in the verbal system like new forms of aorist and imperfect. Some of the features are geographically limited phenomena: umlaut of *a* after palatalized consonants, protetical *j* and some typical lexemes of the south Macedonian region. Undoubtedly, Dbm was written according to the principles of the Ohrid Literary School, and it manifests south Macedonian features.

*Лилјана Макаријоска*

# ЛЕКСИКАТА НА ВРАНЕШНИЧКИОТ АПОСТОЛ (ВО СПОРЕДБА СО ДРУГИТЕ МАКЕДОНСКИ АПОСТОЛИ ОД XII-XIV ВЕК)

Значаен и неодминлив е придонесот на професорот Блаже Конески за истражувањето на македонското ракописно наследство и во тие рамки и на лексичкиот систем на црковнословенските текстови. Според Конески (1956: 46), преку граматичките и лексичките особености се установува колку еден текст зачувал од првобитната основа и дали тоа е во врска со „јазичните навици на одделни црковни средини или одделни пишувачки школи“.

Предмет на нашиот труд е споредбена анализа на лексичките и на зборообразувачките особености на Вранешничкиот апостол[1] од XIII век (Вран) и на македонските апостоли од XII-XIV век Охридскиот[2] (Охр), Слепченскиот[3] (Слеп), Струмичкиот[4] (Стр), Карпинскиот[5] (Карп), Верко-

---

[1] Содржи 26 пергаментни листови, 15,5 X 24 см. Според содржината претставува полн текст на апостолот. Се вбројува меѓу северномакедонските ракописи. Припаѓал на ракописите коишто С. Верковиќ ги зел од с. Слепче, а според кичевското с. Вранештица е наречен Вранешнички. Се чува во Загреб, во Архивот на ХАЗУ, под. сигн. IIIа 48.

[2] Потекнува од последната четвртина на XII век, а според содржината претставува краток изборен апостол. На крајот има календар (месецослов) со словенски имиња на месеците. Се вбројува меѓу текстовите што ѝ припаѓаат на Охридската книжевна школа. В. И. Григорович го пронашол во 1845 год. во Охридската соборна црква, па според тоа е наречен Охридски.

[3] Потекнува од втората половина на XII век, а според содржината претставува полн изборен апостол. Првобитно му припаѓал на манастирот во Слепче, Демирхисарско, а во 1845 год. е пронајден од В. Григорович. Во текот на XIX век бил разнесуван дел по дел на повеќе страни надвор од Македонија.

[4] Потекнува од втората половина на XIII век. Според содржината претставува краток изборен апостол. На крајот има календар (месецослов). Од 1833 год. се наоѓа во збирката на Шафарик, па во науката се споменува и како Шафариков апостол, а вообичаено е познат како Струмички или Македонски (според потеклото).

[5] Потекнува од почетокот на XIV век. Според содржината претставува полн изборен апостол и е дел од Карпинскиот кодекс заедно со Карпинското евангелие и еден ирмологиј (евангелието и апостолот се дело на различни пишувачи, а ирмологијот е подоцнежен и е пишуван од двајца пишувачи). Името го добил според записот на последниот лист во кој се укажува дека му бил подарен на манастирот „Св. Богородица Карпинска“ блиску до с. Орах, Кумановско.

вичевиот[6] (Верк), што овозможува да се установи историјата на лексемите од апостолскиот текст и видоизменувањето на текстот во соодност со грчките оригинали. Во прилог на трудот ќе дадеме преглед на некои лексички и зборообразувачки разновидности забележани при споредбата на апостолите, којшто пред сѐ го претставува меѓусебниот однос на апостолите од првата редакција: Охр, Стр и Вран.

Вран претставува одломка од полниот текст на апостолот (завршува со гл. 17,15 од Деjанија апостолски, натаму во текстот А), но според Конески, тој заслужува особено внимание со цел да биде користен во натамошни изучувања на апостолскиот текст како еден од ретките претставници на апостолите од првата редакција со целосен текст.

Критичките изданија на кирилските апостоли од XII век Охр (Кульбакин, 1907), Слеп (Ильинский, 1912), како и изданието на Вран (Конески, 1956) и на Стр (Блахова, Хауптова, 1990), фрлаат нова светлина врз прашањата за најстариот словенски превод на Апостолот.

Лексичкиот систем на овие македонски текстови покрај тоа што ја потврдува присутноста на заедничкиот архаичен лексички слој како дел од кирилометодиевското наследство, преку подновената лексика укажува и на специфичните особености на лексичкиот систем на македонската редакција. Присутноста на архаичниот лексички слој добро е документирана во библиските текстови, потврдувајќи ја присутноста на архаичните предлошки. Овој слој вклучува и одделни моравизми, како на пр. **моудити**, **непрнꙗꙁнь**, **шоуи** и др., некои поретки примери (пр. **наслѣдие**, **вьсемогꙑ**). Варирањето на лексиката во текстовите обично се должи на поврзаноста со одредена ракописна традиција, на развојот на соодветниот жанр итн., а присутноста на слојот на старите грцизми укажува дека препишувачот се служел со многу архаична предлошка.

Голем дел од лексичките варијанти во еден текст не се сведуваат на дијалектни разлики, туку претставуваат лексички подновувања што добиваат карактер на промени од чисто книжевен карактер (Конески, 1956: 50). Застапеноста на одделни варијанти се должи и на еволуцијата на текстот и на потребата од збогатување на изразните можности на јазикот и сл.

При изучувањето на историјата на словенскиот апостолски превод особено се показателни оние делови од изборните четива што се повторуваат на различни места во текстот, пр. лексичките разлики во А17,19-28 во Охр (Конески, 1956: 50). Преку анализата на Вран се открива присутност на две традиции: архаичната македонска во изборните четива кои имаат повеќе допирни точки со Охр и врската со Преславската школа во комплеторниот дел. Оваа состојба укажува на начинот

[6] Потекнува од XIV век, а според содржината е краток изборен апостол. Деветте записи од иста рака укажуваат дека има западномакедонско потекло. Името го добил според тоа што е дел од збирката ракописи на С. Верковиќ.

на составувањето на текстот: за основа послужил некој архаичен апракос кој бил дополнет со помош на ревидираниот текст, којшто содржел подновувања карактеристични за преславските текстови.

Иако за македонските текстови е карактеристичен „поизразит конзерватизам“, тие не останале незасегнати од влијанието на ревизијата на апостолскиот текст и тоа, според Конески (1956: 56), од две причини 1. поради потребата да се поправат некои расипани места во текстот или да се заменат некои зборови коишто станале необични и 2. при комплетирањето на изборните четива во целосен текст при отсуство на соодветен комплетен македонски текст се јавила потреба дополнувањата да се вршат спрема текст од преславската редакција. Несомнено при комплетирањето на апракосот настанале и подновувањата потврдени во Вран, како на пр. замената на името ѳєѡфилє – боголюбивє во́ почетниот стих. Подновувањата се внесувани на места што составувачот на целосниот текст сакал да си ги дообјасни, како и на места на непосредниот допир меѓу изборниот и комплеторниот текст, каде што се воочуваат разликите меѓу апракосот и текстот што послужил за дополнување, на пр. во А2,32 извршено е подновување во комплеторниот текст со єсмы послоуси, а малку подолу во истата фраза во А3,15 веќе во изборниот текст (Конески, 1956: 65).

Споредбата на најстарите претставници на словенскиот апостол на лексички план ја дооформува претставата за меѓусебниот однос на апостолите од првата редакција. Охр, Стр и Вран се меѓусебно тесно поврзани според својата лексика. Шишатовачкиот апостол (Шиш) и Хваловиот ракопис (Хвал) се доближуваат наполно до охридскиот текст. Во Шиш има 41 случај на согласување со Слеп, 15-ина случаи на отклонување и од двата текста, додека останатите 150 места покажуваат согласување со Охр, што претставува потврда дека текстови од архаичната македонска школа служеле како образец за препишување на српското и на хрватското подрачје (Конески, 1956: 51).

Врз основа на текстолошко-лексичката анализа Куљбакин (1907) го поставува Охр во потесна врска со Слеп, Шиш и Христијанополскиот апостол (Христ), за разлика од Карп во којшто систематски се внесени лексички подновувања како одраз на ревизијата на апостолскиот текст.

Бицевска (1984: 376) при споредбата на текстот на Дејанијата во апостолите заклучува дека: 1. Карп во најголем број случаи се издвојува од Охр, Вран и Матичиниот апостол (Мат), кои меѓу себе покажуваат поголеми сличности 2. најмал е бројот на лексемите каде што Карп се согласува со Охр, 3. најмногу сличности Карп покажува со Вран.

Карп покажува дури и поголема сличност со лексиката на Енинскиот апостол (Енин), во споредба со Охр. Угринова-Скаловска (1970: 415-416) по споредбата помеѓу Охр, Енин и одделни места од Карп заклучува дека Карп покажува мошне големи разлики во однос на Охр (од споредените 135 места се согласуваат само на 5, а со Енин на 37).

Во врска со подновувањата во Карп Бицевска ги посочува каженикъ во споредба со скопьць во Охр, Вран (А8,27/34/36/38/39), съборъ, съборище (Карп се согласува со Мат), наспроти архаичните варијанти съньмъ, съньмище во Охр и Вран.

Карп и Мат напоредно употребуваат тъкъмо и тъчиѫ, наспроти редовната употреба на поархаичната варијанта тъкъмо во Охр и Вран; подновената варијанта ꙁамоудѣти, ꙁамоудѣние ја бележиме во Карп, наспроти ꙁакьснѣние во Вран по која следи година наспроти час во Карп.

Меѓутоа, во А20,16 во Карп бележиме не ꙁакьснѣти емоу вь асии, наспроти подновеното ꙁамоудѣти во Охр, а исто така во R1,9 ја следиме употребата на поархаичната варијанта неꙁакьсньно во Карп, а подновената неꙁамодно во Охр (скоро во Стр). Бицевска (1984: 377) го истакнува изборот на подновените варијанти вериги А12,7, 37,20 во Карп наспроти жжа во Охр, Вран и Мат, пришлець во А10,32 во Карп наспроти виталь во Охр, Вран и Мат, понѣвѫ во А10,11, А11,5 наспроти плащаница во Охр, Вран и Мат, а исто така и трѣба наспроти жрьтва, надежда наспроти оупъвание, поустити наспроти посълати, дѣли наспроти ради итн.

Старото етерь во Карп се заменува со единь А9,19 Карп, етерь Охр Вран Мат, со дрꙋꙁи А11,20 Карп□ етери Охр Вран Мат, дроуꙁи А14,13, А17,16 Карп□ етери Охр, со нѣкакь А10,11 Карп□ единь Охр, етерь Вран Мат, со нѣколикы А10,48 Карп□ етеры Охр Вран Мат, со нѣкто А5,1 Карп□ етерь Вран, нѣкымь А8,34 Карп□ етерь Вран.

На некои места подновувањата во Карп и Вран се реализирале во различни насоки, пр. во А4,5 подновената варијанта книжникомь ја бележиме во Вран, а во Карп постарата книгьчиѣмь, а обратно во А6,12 книгочиѧ во Вран, а книжникы во Карп. Исто така Карп ја чува на пр. старата варијанта дивити сѧ во А2,7 и А9,7 наспроти чоудити сѧ во Вран, додека чꙋдѣхѫ сѧ во А5,24 покрај дивлѣхѫ сѧ во Вран. Од варијантите отокъ и островъ, Карп ја употребува првата (што се смета за постара) два пати, додека втората четири пати, а Карп исто така покажува тенденција за употреба на послоухъ, послоушьствовати, дѣлѣ, печаль, житие и др.

Во Вран почесто се употребува печаль. Сп. исто така и да не печѣли на печѣль Ph2,27 Карп□ скрьбь Слеп, ѣко множѣми печалъ ми подобаетъ намъ вънїти въ ц‹а›рство б‹о›жие А11,22 Слеп□ скрьбъми Охр.

Од ретко зачуваните архаизми во Карп Бицевска (1984: 379) го бележи составот книгы на листь написаны А9,2, а заклучува дека иако во

одделни случаи Карп стои осамен во однос на Охр, Вран и Мат, сепак неговата лексика не се одликува од лексиката на овие ракописи само што покрај малубројните траги од најстарата лексика, надвладуваат бројните исправки на стариот превод.

Во однос на лексичките особености на Вран Конески ги посочува подновувањата, како на пр. **дѣлѣ**, **обовчи**, **коумиръ**, **трѣба**, но заклучува дека текстот се надоврзува на традицијата, чувајќи траги од стара глаголска предлошка и има допирни точки со Охр. Пр. трѣба раждиꙁаашє сѧ д‹оу›хъ єго въ нємъ вида нєприѩꙁнина дѣла и трѣбъї испльнєнъ град А17,16 Охр▯ коумиръ Слеп, но: прѣждє ꙁа своѩ грѣхы трѣбы приноситъ Hb7,27 Карп▯ жрътвꙑ Охр. Конески (1956: 65) заклучува дека протипот на Вран бил составен така што за основа му послужил еден апракос (кој бил во составот на четивата од типот на Охр), а дополнувањата биле вршени од друг текст.

Лексичките подновувања во најстарите словенски апостоли во поголема мера се вршеле во Дејанија во споредба со Посланијата, пр. поголемиот дел од текстот на Дејанијата во Вран. Во текстот на Дејанијата во Слеп има бројни подновувања за разлика од Посланијата што според Конески се должи на апстрактниот стил на Посланијата – непогоден за внесување на лексичките подновувања, пр. додека во Дејанијата постарото **посълати** седум пати се заменува со **поустити,** во Посланијата не ја бележиме ваквата замена, иако се употребува повеќе пати (Конески, 1956: 46, 49).

Од подоследно потврдените лексички разлики меѓу Охр и Слеп во Посланијата се изделуваат редовната употреба на тъкъмо во Охр, наспроти тъчиѭ во Слеп, употребата на вьсъ миръ[7] во Охр, наспроти миръ во Слеп, вьсь, всѣ наспроти въсѣкъ, въсѣчьскъ во Слеп, редовната употреба на истина, истиньнъ во Охр, наспроти рѣснота (18 пати) и рѣснотив(ьн)ъ (9 пати) во Слеп (Конески, 1956: 49).

Христова-Шомова (2004) осврнувајќи се на апостолскиот превод и на неговите редакции, меѓу другите ги разгледува и Охр, Слеп, Стр, Карп. Охр го одразува првобитниот превод на апостолот, а карактеристична е на пр. честата замена на **єтєръ** со **єдинъ** А11,5; А14,7; А18,23 и употребата на **плємѧ** во А12,21 во Охр и во Слеп, а во останатите **колѣно**.

Слеп се одликува со употребата на моравизмот **рѣснота** и придавските форми **рѣснотивъ, рѣснотивьнъ**: оучитєлъ ѩꙁыкомъ въ вѣрѣ и рѣснотѣ

---

[7] Од двете варијанти **вьсь миръ** – миръ првата се смета за поархаична и е вообичаена за триодите како и за Вран и др. Иако вьсь миръ претставува архаизам, тој се употребува доследно и во некои помлади ракописи.

1Т2,7 Слеп⊡ истинѣ Охр, вь истинѫ Стр, истиньнѣ Карг, прѣмѣнишѫ рѣснотѫ б(о)жиѫ въ лъжѫ поучтошѫ R1,25 Слеп, не можемъ на рѣснотѫ нѫ по рѣснотѣ 2С13,8 Слеп⊡ истинѣ Карп, кто вы наоучи рѣснотѣ G3,1 Слеп⊡ истинѣ Карп, и рѣснотъі нѣстъ въ насъ 1J1,8 Слеп⊡ истины Карп, лоуче же са имъ рѣснотиваа приче 2Р2,22 Слеп, и николиже в разоумъ рѣснотивы прити не могѫща 2Т3,7 Слеп, и бѫдемъ съ рѣснотивѣмъ с(ы)нѣ его 1J5,20⊡ ѡ истиньнѣмь Карп, си естъ рѣснотивзи б(о)г(ъ) 1J5,20 Слеп⊡ истиньны Карп, да не бѫдеть: да бѫдетъ рѣснотивенъ б(о)г(ъ) R3,4 Слеп⊡ истинень Карп. Тој има најмногу индивидуални текстолошки варијанти и во таа смисла се наоѓаат сличности со Карп, но обично на различни места се следи употребата на преславизмите. Најмногу отстапувања од првобитниот превод во Слеп има во Дејанијата.

Христова-Шомова (2004: 724) во Слеп разликува: грешки и пропусти, промени според друг грчки текст (пр. А10,12), индивидуални преводни варијанти, пр. **съвъпрашание** А15,7, **тръгъ** А16,19, **плънъ градъ коумиръ** А17,16.

За Слеп е карактеристична редовната употреба на **поустити** место посълати, **съборъ** и **съборище** место сънмъ, **алкати** место постити, **жродъ**, **жродьство** место боуи, боуиство. Пр. придоста въ тесалоникъ идеже бѣ зборище иоудеиско А17,1 Слеп⊡ сонъмище Охр, тогда алъкавъше и молъше са възложишѫ рѫкы на на А13,3 Слеп⊡ пощъше сѫ Охр Вран, постивше са Карп, пощь се Верк, потьща са! Стр, слоужѫщемъ же имъ г(оспо)д(е)ви и алчащимъ рече д(оу)хъ с(ва)ты А13,2 Слеп⊡ постѫщемъ Охр, постащим са Стр Вран Карп Верк, толико прижсте ашоутъ аще же и ашоутъ G3,4 Слеп⊡ вь тыще ... вь тъщетѫ Карп; еда како ашоутъ троудихъ са въ васъ G4,11 Слеп⊡ безоума Карп; ихъже не видѣ оуча ащотъ!) дъмы(..) мысли пльти своеѧ С2,18 Слеп⊡ соуѫ Карп, се полагаѫ въ сиѡнѣ каменъ акрогонии 1Р2,6 Слеп⊡ жголень Карп.

Исто така, **скръбь** се заменува со печаль, **июдеи** со жидъ, **колѣно** со плема, додека **етеръ** добро се чува, а само на неколку места се заменува со дроугъ, пр. ѣко многѣми печальми подобаетъ намъ вънiти въ ц(а)рство б(о)жие А11,22 Слеп.

И Стр го одразува кирило-методиевскиот превод. Според Бицевска (1984а: 168), без оглед на својата временска оддалеченост од првобитната предлошка, најмалку е засегнат од подоцнежни текстуални поправки и најмногу ја зачувал грчката предлошка, односно пишувачот се придржувал за буквалниот превод, иако има влијание од различни редакции во редот на зборовите. Во врска со односот на Стр спрема останатите

апостоли (пр. Текстолошки, лексички, синтаксички совпаѓања), Блахова и Хауптова (1990: XXXI–XXXIII) констатираат најголема блискост со Охр. Според нив, Стр му е најблизок на Охр, како во однос на лексиката, така и во однос на синтаксата, а во однос на текстолошките варијанти, спротив-ставени на другите апостоли, се совпаѓаат во над 60 случаи.

Лексичките совпаѓања на Стр и Охр од една страна се архаизми пр. **єтеръ** 1C1,16, **спꙑти** R13,4, **иꙁобиловати** 2C3,15 (наспроти иꙁбꙑтьчьствовати во др. апостоли) пр. и силенъ же б<ог>ъ всѣкѫ блъгодѣть иꙁбꙑтоучъствовати в васъ 2C9,8 Охр‖ иꙁобиловати Слеп, иꙁобиловавь Стр, од друга страна подновувања пр. **мѫдрость** 1C2,6 (наспроти прѣмѫдрость во др. апостоли), добротворити A14,17 и добросътварѣти нѫ вьсегда добросьтварѣите 1Th5,15 Стр (наспрема благотворити во др.). Стр и Слеп наспрема другите апостоли се совпаѓаат во над 20 читања, што изнесува приближно една третина во споредба со бројот на совпаѓањата со Охр. Додека во меѓусебниот однос на Стр и Охр водат текстолошките совпаѓања, во споредба со Слеп доминираат лексичките и синтаксичките. Стр содржи некои лексички особености, коишто не ги познаваат другите апостоли: **иꙁдиждитель**, **мнихъ**, **опоꙁдити сѧ**, пр. рад<о>уи сѧ смотрениѣ иꙁдиждителеви сконьчание 73r20.

Стр содржи и други архаизми: **сать**, (о)**ѵпостась**, **акровоустиꙗ**, **перитомиꙗ**, **идолослоужение**, пр.: идеже нѣсть елинь и июдеи шбрѣꙁаниѣ и акровьствиѣ варварскааго рабь и свободь C3,11 Карп Стр‖ акровꙋстиѣ Слеп, акровьстиниꙗ Верк, краєшбрѣꙁание Охр, обрѣꙁание твое акровоустиѣ бꙑстъ R2,25 Слеп‖ акровьствие Карп, ѣко вѣровано ми естъ ев<аг>г<е>лие акровоустии ѣкоже петрови перитоми G2,7 Слеп‖ шбрѣꙁаниѣ Карп, и оумрътвите оубо оудꙑ̈ вашѫ на ꙁеми· лю̈бодѣꙗние и нечистотѫ ... и лихоимание еже естъ идолослоужение C3,5 Охр‖ идололатриꙗ Верк Карп.

Во врска со Карп се укажува на некои подновувања, на пр. на употребата на расꙑпание 2C10,8 и на радьникъ во 1C14,24 наспроти раꙁдроушение и нераꙁоумивъ во архаичната група, како и на употребата на покровъ во 2C3,16 наспроти покрꙑвало во другите апостоли, пр. а не въ раꙁдроушение ваше не постиждѫ сѧ 2C10,8 Слеп‖ на расꙑпание Карп.

Ја следиме употребата на **алкание**, **алкати** во однос на **постъ**, **постити**, пр. и вь глади и вь жѫжди вь алкани 2C11,27 Карп‖ въ пощенихъ Охр Верк, алкание оуже минѫло бѣше поущаше павель A27,9 Карп‖ пос<ть> Стр Верк, и молъша сѧ алканиемь прѣстаати г<осподе>ви A14,23 Слеп‖ с постомъ Охр Карп, пос<то>мь Стр, аще ли кто алчетъ вь домоу да ѣсть

1C11,34 Карп Слеп, но: въ алъчи и жжжди 2C11,27 Охр Верк□ вь глади Карп.

Карп се одликува со употребата на **проклатъ** G1,9 покрај **анатема**. Пр. анаѳема да бждетъ G1,9 Охр Верк, анатема Стр□ проклать Карп, но: да бждеть анатема марната C16,22 Стр Верк, анаѳема Охр Слеп Карп; м<о>лѣахъ бо са самъ азъ анаѳема бъіти ѿ х<рист>а по брати моеи R9,3 Охр Слеп Карп Верк, анатема да бждеть Стр, со употребата на **адрописьць**: жзыкь мои тресть книжника адрописца 18v18 Карп□ скорописца Слеп.

Врз основа на споредбата на Верк, Енин, Охр, Стр и на одделни места од Карп, Новотни (2008: 65–69) истакнува дека Верк во најголем број случаи се согласува со Енин, а Охр во поголем број случаи се разликува од Верк, а исто така и од Карп, додека Стр во подеднаков број случаи се согласува, односно се разликува од Верк. Што се однесува до Верк и неговиот однос кон грчкиот текст, таа заклучува дека во Делата апостолски има голем број отклонувања во однос на грчкиот текст, додека во Посланијата пишувачот повеќе се придржува кон грчкиот текст, и во најголем број случаи се согласува со Енин.

Употребата на некои подновени лексеми може да се поврзе со одредена говорна средина пр. наспроти изьмь ножь во Карп и претпочитањето на изъмжкъ ножъ во Слеп, во Охр се јавува изъвлѣкъ ножъ што Конески (1956) го поврзува со вообичаената употреба на глаголот *извлече* со ова значење во западномакедонското наречје.

Вран се одликува со употребата на одделни лексеми во споредба со другите апостолски текстови, како на пр. **глезьнь**: абие оутврьдиста са емоу плеснѣ и глезнѣ ногоу его и вьскочи и ста A3,7 Вран, **наитие**: ѡ наитие с<ва>таго д<оу>ха вь д<ь>нь ·н҃· 2vin marg. Вран, **негодѣ**: и ѿ елико вы есть негодѣ себѣ A15,20 Вран, **неродивъ**: враже всѣкож неправды неродив A13,11 Вран, **обовьчии**: и ꙋм<о>ливше слꙋгж ѿбовчиж ц<а>рѣ A12,20 Вран, **озълобовати**: саоуль же ѡзлобоваше црк<о>в: A8,3 Вран, паличьникъ: сказашж же паличници стратигомь глаголы сиж A16,38 Вран, плодоносьникъ: пр<о>р<о>чство ахавово о гладѣ велицѣмь и плод<о>носник сжщимь брат<а> вь андиѡхи 21rmarg Вран, **помановати** оуслышана бысть молитва твоа· и м<и>л<о>стына твож помѣнованы бышж прѣдь б<о>гомь A10,31 Вран, **раздавати**: села бо и имѣнига продавахж и раздавахж всѣмь A2,45 Вран, **разоумьновати**: гл<агола>ще ѡбрѣзати са и блюсти законь· имже не разꙋмновахомь A15,24 Вран, **пособьствовати**: и видѣвь етера обидима пособьствова: A7,24 Вран, **пракси**: пракси ап<о>с<то>ль с б<о>гомь починаюмь· на паскж дѣганиє с<ва>т<и>хь ап<о>с<то>ль 1v1 Вран, **славлѣти**: и славѣхж б<ог>а гл<агола>ще ꙗко ꙋбо

ѧзыкомь дасть б<ог>ъ покаание А11,18 Вран, **съпознати сѧ**: сьпознань бысть иѡсифь брати своеи А7,13 Вран, **съпросити**: спросисте же мѫжа ѹбиицѫ дати вамь А3,14 Вран, **сътажатель**:

не бѣ бо нищь ни единь ихь· нѫ елико стажа<те>ли бѣхѫ села или домь і продажѹще приношахѫ цѣны проданых А4,34 Вран, **оумьнѣти**: и ничтоже ѹмнащѹ ми сѧ А11,12 Вран, **четꙑридесатьнъ**: ꙗко сконьчаваше сѧ емѹ четыридесатное лѣто вьзыде емѹ на ср<ь>д<ь>це посѣтити братиѫ своѫ А7,23 Вран, **проваждати**: ѡстави же тѹ силѫ и тимоѳеи· проваждажѹще павла и везоша сѧ А17,15 Вран, **прогвоздити**: и приемше рѫками безаконыхь прогваждьше ѹби А2,23 Вран.

Од зборообразувачките особености ќе ги споменеме образувањата со суфиксите **-никъ**: **законопрѣстѫпьникъ**, **зачальникъ**, **идолотрѣбьникъ**, **каженикъ**, **клеветьникъ**, **лъжьникъ**, **клатвѣпрѣстѫпьникъ** и др.: аще ли же любь не сътвориши оубиеши же бꙑстъ законопрѣстѫпникъ Ja2,11 Слеп, многꙑ с<ы>нꙑ въ славѫ приведъша зачѫлъника сп<ас>ениꙗ ихъ мѫками свръшити сѧ Hb2,10 Охр▯ начальника Карп, с<ъ>нь Верк, поконника Стр, вьзирающе кь зачальникоу вѣрѣ и сьврьшителю ис<оу>соу Hb12,2 Карп, поконника Охр, ни идолотрѣбъници бꙑваите 1С10,7 Слеп, слѣзоста ѡба въ водѫ фїлїпъ же и каженїкъ А8,38 Охр▯ скопець Карп, клеветъникомъ лъжникомъ клатвѣпрѣстѫпникомъ 1Т1,10 Слеп, **-тель**: **вьсегоубитель**, **казатель**, **мьститель**, **проповѣдатель** и др.: да всегоубитель прьвѣнцихь ихь коснеть Hb11,28 Карп, по пѫти нашеи ѡцѫ имѣхомъ казатела Hb12,9 Охр▯ показатель Верк, кто та постави сѫдиа или казателѣ надь нами А7,27 Вран, б<о>жии бо слоуга есть вь гнѣвь мьститель творащомоу злое R13,4 Карп▯ местъникъ Охр, азь проповѣдатель и ап<о>с<то>ль истинѫ г<лаго>ла ѡ х<ри>с<т>ѣ не льжѫ 1Т2,7 Карп; странъскъ б<о>гъ мънитъ сѧ проповѣдателъ бꙑти А17,18 Слеп, проповѣдникъ Охр, **-ьць** : **богогнѣвьць**, **боголюбьць**, **единомꙑсльць**, **мѫжельстьць**, **письць**, **пѣвьць**, **чьтьць** и др.: памет ѿ б<ог>а даньнѣи побѣдѣ· вѣрномоу ц<а>роу на б<о>гогнѣвца хросоꙗ 76r6 Верк, прѣдателие нагли възносливи сластолюбци паче нежели б<ог>оулюбци 2Т3,4 Слеп, кончинѫ же вси единомꙑсльци ѿдатливи· братолюбьци 1Р3,8 Слеп, не льстите сѧ любодѣици ни мѫжьльстьци 1С6,9 Карп▯ мѫжеложници Слеп, с<ва>т<ꙑ>хъ нотареи писец 108r20 Слеп, памет с<ва>т<а>го маркиꙗна мартоурия чьтьца и пѣвца 71r14 Верк.

Бележиме голем број суфиксни и префиксни варијанти кај одглаголските именки, кај сложенките итн.: странноприемникь R16,23 Карп‖ странъноприемецъ Слеп, проповѣдникъ A17,18 Охр‖ проповѣдателъ Слеп, мьститель R13,4 Карп‖ мєстъникъ Охр, подьстрѣкатель 2C12,7 Карп‖ посрѣкателъ Охр, испльньника R16,7 Карп‖ съплѣнъника Слеп, поржучникъ ис‹оу›съ Hb7,22 Карп‖ обраучъникъ Слеп, ѿметание A27,18 Стр‖ изметание Карп, не златолюбцоу 1T3,3 Карп‖ не сребролюбцоу Слеп, адрописца 18v18 Карп‖ скорописца Слеп.

Исто така ќе ги споменеме и на пр. употребата на суфиксот **-ище**: покоище мое A7,49 Вран‖ покою Карп; покоище мое Hb3,11 Слеп‖ покои Карп; на сѫдищи A12,21 Вран‖ покръвение (16margВран), на суфиксот -ло пр. **отъпѣло:** ѿпѣло сп‹а›си ны с‹ъı›не б‹о›жи 87v12 Стр, **покрыівало**: и егда ωбратите сѧ кь г‹осподо›ви въzметь сѧ покрыівало 2C3,16 Охр‖ покровъ Карп, **правило**: елико правилѣ семъ приложѫтъ сѧ миръ на нихъ и м‹и›л‹о›сть G6,16 Охр‖ канонѣ Стр, справлени Карп, мъı же не въ безмѣрна похвалимъ сѧ нѫ по мѣрѣ правила 2C17,18 Слеп‖ исправленіѣ Карп, величитъ сѧ по правилоу нашемоу 2C10,15 Слеп‖ оуправлению Карп, се мѫдръствоуемъ томъжде правилѣ Ph3,16 Слеп‖ ωправлениемь Карп, **прѫгло**: да не вь поношение вьпадеть и вь прѫгло диѣволе 1T3,7 Карп‖ сѣтъ Слеп, и вьсклонать сѧ ѿ диѣволова прѫгла 2T2,26 Карп‖ сѣть Слеп, **село:** села бо и имѣниѩ продавахѫ A2,45 Вран, со суфиксот **-ба** со ретка употреба **страдьба**: аще бо скрьбимь ω нашемь оутѣшени ... и вь своихь страдьбахь еже мы страждемь 2C1,6 Карп, **стражьба**: да не бѫдеть живѫщааго в немь и стражбѫ ѥго да прѣиметь A1,20 Карп‖ еп‹и›ск‹о›пство Стр.

Од дериватите со **-ьство, -ьствие** ќе ги спомeнеме на пр. **младеньство, величьство, владыічьствие, благовѣрьствие, послоушьствие, бесъмрътьствие, благословьствие, лихоимьствие, непришьствие, пространьствие, избыітьчьствие, прѣвладыічьствие, щедротьствие**: едга же бъıхъ мѫжъ отъвръгохъ младенъство 1C13,11 Слеп, ѡ деснѫ прѣстола величъства на н‹е›б‹е›сехъ Hb8,1 Охр‖ величствиѣ Карп, призвав же оба на десате множьство оучен‹и›кь A6,2 Вран, тѣмже противлѣѫ сѧ вл‹а›д‹ыч›ствию R13,2 Стр‖ вл‹а›дъıчъствоу Охр, своѫ ли силоѫ или бл‹а›говѣрьствиемь A3,12 Вран, послоушъствие се естъ истинъно Tt1,13 Слеп, со ретка или единечна употреба: под‹о›баеть бо неистлѣньнымь ωблѣщи сѧ вь нетлѣние и сьмрьтьнымь симь ωблѣщи сѧ вь бесмрьтьстви 1C15,53 Карп, то же

непричитаемы родомь ѿ нихь десѧтьствова авраама имѫщаго ѡбѣтованиѣ вь благословьстви Hb7,6 Карп▯ бл‹агосло›ви Слеп, тако ꙗко бл‹а›гословение а не ꙗко лихоимьствие 2C9,5 Карп▯ лихоимание Слеп, въ н‹ꙑ›нѣшънее врѣма ваше иꙁбꙑтъчъствие въ онѣхъ лишение 2C8,14 Слеп▯ иꙁбꙑтъкь Карп.

Глаголската префиксација е најпродуктивен начин на зборообразување на глаголите и има значајна улога во збогатувањето на црковнословенскиот лексички фонд и тоа преку присутноста на помладиот слој на префиксираните глаголи и на глаголите со два префикса, пр. прѣвъꙁнашати (сѧ) 2Th2,4 Карп, прѣвъꙁдрастати 2Th1,3 Карп, прѣповраждати R8,37 Карп, съприѧтовати R3,1 Карп, съпрѣоумѣти сѧ R12,16 Карп, прѣвъꙁдращати сѧ 2Th1,3 Слеп. Анализата на употребата на префиксираните глаголи овозможува да се проследи последователноста во развојот на глаголскиот систем, совпаѓањето на значењата пројавено кај определени префикси и повеќезначноста на префиксите. Употребата на нови префиксирани глаголски образувања, непотврдени во други анализирани текстови, несомнено укажува на засилената продуктивност на префиксите. Пр.: настроити 2T4,2 Карп, окарѣти R14,3 Верк, омамити сѧ 104v11 Охр, оправити G3,24 Карп, понавлѣти сѧ 4,23 Карп, поплакати сѧ Ja5,11 Карп, послꙑшати Ja5,11 Стр, провънити G2,4 Карп, прогвоꙁдити A2,23 Вран, промꙑкати A13,19 Вран, прѣлюбити Ph4,8 Слеп, съграмадити A18,3 Стр, съсадити A9,25 Охр. Во врска со конкуренцијата на глаголските префикси ги бележиме пр.: иꙁлиꙗ сѧ A1,18 Вран▯ пролиꙗ сѧ Карп, прѣити A11,22 Охр Стр Вран▯ проити Слеп, прѣшедша A12,10 Охр Карп▯ прошедша Вран, въꙁвѣщаѫ 2C1,21 Слеп▯ иꙁвѣщаѫ Охр Карп Верк, не иꙁдрѣмлеть сѧ 2P2,3 Карп▯ въꙁдрѣмлетъ Слеп, да сѧ вьчитаеть 1T5,9 Карп▯ прич‹и›таетъ сѧ Слеп, не вьслѣдьствовавше 2P1,16 Карп▯ послѣдовавше Стр Верк, вьставлѣа же вамь R16,1 Карп▯ съставѣѫ Слеп.

Споредбата на лексиката на најстарите претставници на словенскиот апостол ја дооформува претставата за меѓусебниот однос на апостолите од првата редакција Охр, Стр и Вран, коишто, според Конески, се меѓусебно тесно поврзани. Во врска со лексичките особености за Вран се карактеристични подновувањата, како на пр. дѣлѣ, обовчи, коумиръ, трѣба, но, сепак, текстот се надоврзува на традицијата, чувајќи траги од стара глаголска предлошка и има многу допирни точки со Охр.

Споредбеноисториската анализа на лексичките и зборообразувачките варијанти на македонските апостоли од XII-XIV век овозможува да се установи историјата на лексемите и видоизменувањето на текстот во сооднос со грчките оригинали.

ЛИТЕРАТУРА:

Бицевска К., 1984: Лексичките подновувања во Карпинскиот апостол, *Македонски јазик*, XXXV, Скопје, 373–380.

Бицевска К., 1984а: Струмички апостол од XIII век, *Акта Велјуса*, Скопје, 167–173.

Блахова Е., Хауптова З., 1990: *Сшрумички (Македонски) айосшол*, МАНУ, Скопје.

Велев И., Макаријоска Л., Црвенковска Е., 2008: *Македонски сйоменици со ӣлаӣолско и кирилско йисмо*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје.

Vyskočil P., 1980: Rusismy v Apoštoláři Ochridském. *Slovo* 30, Zagreb, 7–15.

Vyskočil P., 1990: Znovu o rusismech v Ochridském apoštoláři, *Slovo* 39–40, (1989–1990), Zagreb, 53–71.

Grabar B., 1967: Apokrifna djela apostolska u hrvatskoglagoljskoj literaturi. *Radovi staroslavenskog instituta* 6, Zagreb, 113–161.

Ильинский Г. А. 1912: *Слейченский айосшол XII века*, Москва.

Ковачевић Р., Стефановић Д., 1978: Језичке разлике између Матичиног и Енинског апостола, *Јужнословенски филолоӣ,* XXXIV, Београд, 149–167.

Ковачевић Р., 1985: Неки проблеми грецизације у црквенословенским апостолским текстовима у XIV и XV веку (на примеру глаголских префикса), *Научни сасшанак слависша у Вукове дане*, 1984, 14/1, Београд, 123–128.

Конески Б., 1956: *Вранешнички айосшол*, Стари текстови II, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје.

Конески Б., 1975: Варијантите на црковнословенскиот јазик во Македонија во првата половина на XIV век, *Од исшоријаша на јазикош на словенскаша йисменосш во Македонија*, Скопје, 72–77.

Конески Б., 1975: Карактеристики на македонската варијанта на црковнословенскиот јазик, *Од исшоријаша на јазикош на словенскаша йисменосш во Македонија,* Скопје, 19–29.

Конески Б., 1975: Јазикот на евангелието на поп Јована, *Македонски јазик*, XXVI, Скопје, 11–31.

Конески Б., 1977: За Станиславовиот пролог, *Прилози* II, 1-2, МАНУ, Скопје.

Конески Б., 1983: Руското јазично влијание врз македонските текстови од XIII-XIV век, *Рефераши на македонскиише слависши за IX Меѓународен слависшички конӷрес во Киев*, Скопје, 25–29.

Кульбакинъ С.М., 1907: *Охридская рукойись айосшола конца XII вѣка,* Български старини III, София.

Мирчев К., Кодов Хр., 1965: *Енински айостол старобългарски йаметник от XI в.*, София.

Новотни С., 2008: Корелација меѓу некои јужнословенски апостоли, *Македонски јазик*, LVIII-LIX (2007-2008), Скопје, 65–76.

Пенев П., 1989: Към историята на Кирило-Методиевия старобългарски превод на Апостола, *Кирило-методиевски студии*, 6, София, 246–317.

Рибарова З., 1978: Прилог кон карактеристиката на речничкиот фонд на македонските евангелски и апостолски текстови, *Македонски јазик*, XXIX, Скопје, 105–110.

Рибарова З., 2005: *Јазикот на македонските црковнословенски текстови,* МАНУ, Скопје.

РЦЈМР, 2006–2009: *Речник на црковнословенскиот јазик од македонска редакција*, гл. уредник З. Рибарова, ред. Л. Макаријоска, З. Рибарова, Р. Угринова-Скаловска, т. 1, Вовед, а–б, Скопје 2006, св. 8-9, 2008, св. 10, 2009.

SJS, 1962–1997: *Slovník jazyka staroslověnského*, Praha I 1962, II 1973, III 1982, IV 1997.

Стефановић Д., 1985: О упоредном испитивању црквенословенских апостолских текстова, *Научни састанак слависта у Вукове дане,* 14/1, Београд, 109–126.

Христова-Шомова И., 2004: *Служебният айостол и неговото място в славянската ръкойисна традиция,* т. I, Университетско издателство „Св. Климент Охридски“, София.

Угринова-Скаловска Р., 1970: Енински апостол во споредба со некои други апостоли, *1100-годишнина од смртта на Кирил Солунски*, кн. 2, Скопје, 405–417.

Цейтлин Р. М., 1977: *Лексика старославянского языка*. Москва.

Цейтлин Р. М., 1996: *Сравнительная лексикология славянских языков X-XI – XIV-XV вв.*, Москва.

## ПРИЛОГ

**А1,** ѡ б‹ог›олюбивє А1,1 Вран▯ ѳєѡфилє Карп Слеп Стр; величиꙗ А1,1 Вран▯ величствиѣ Карп; излиꙗ сѧ А1,18 Вран▯ пролиꙗ сѧ Карп; ѱ‹а›лмскыхь А1,20 Вран▯ вь книгахь пѣсньныхь Карп; стражбѫ А1,20 Карп▯ єп‹и›ск‹о›пство Стр; свѣд‹ѣ›тели А1,22 Вран▯ послоухь Карп; причєтєниѣ слꙋжєнѣ сєго ап‹осто›лства А1,25 Стр▯ жрѣби Карп.

**А2,** чюждахѫ сѧ А2,7 Вран▯ дивлѣхѫ сѧ Карп; идєжє по хꙋлєни приходѧщє римлѣнє А2,10 Стр▯ кюринєи Охр; юноша А2,17 Вран▯ юноты

Карп; въꙁьлѣꙗ А2,17 Карп] иꙁлѣѫ Стр Вран; горѣ А2,19 Карп Вран] височе Стр; лоуна А2,20 Вран] м‹ѣ›с‹ѧ›ць Карп; прѣложить сѧ А2,20 Вран] прѣвратить сѧ Карп; просвѣщение А2,21 Стр] прѣсвѣтлꙑ Карп; ѿ плода чрѣсль емꙋ А2,30 Вран] чрѣва его Карп; обѣтование А2,33 Вран] ѡбѣщание Карп; бебласна А2,36 Карп] бесьблаꙁна Вран, тврьдо Стр; ѡбѣтование А2,39 Вран] есть ѡбѣщано Карп; свѣд‹ѣ›тельствоваше А2,20 Вран] послоушьствоваше Карп.

**А3,** г‹лаго›леть А3,8 Карп] г‹лаго›л‹а›ти Слеп; бл‹а›говѣрьствиемь А3,12 Вран ] благочестиемь Карп Стр Вран; ꙋбицѫ дати вамь А3,14 Стр] раꙁбоиника Карп; ицѣление А3,16 Вран] цѣлбѫ Карп; вьставить А3,22 Карп] вꙁдвигнеть Стр Вран; въꙁьвратить сѧ А3,26 Карп] вьнегда въꙁвращати сѧ Вран Стр.

**А4,** воеводꙑ цр‹ь›ковьныѧ А4,1 Карп] стратигь Вран Стр; вь сьблюдение А4,3 Стр] темницѫ Карп; ѿ рода архиереискаго А4,6 Вран] племене архиереиска Карп Стр; чл‹овѣ›ка бѣдна А4,9 Вран Стр] немощьна Карп; ѡ бл‹а›годѣти А4,9 Вран Карп] бл‹а›годѣѣни Стр; да не боле А4,17 Вран Стр] паче Карп; ꙁапрѣщениѣ ихь А4,29 Карп] прѣщениѣ Стр.

**А5,** иꙁьдыше А5,5 Карп] иꙁдьше Вран Стр; тремь чѣсомь ꙁамоудѣние А5,7 Карп] ꙁакьснѣние Вран, раꙁꙋмꙋ дѣѣниемь Стр; всѣкѫ тврь[ж]дѫ А5,23 Стр] тврьдына Карп; гласомь си А5,32 Стр] г‹лаго›лемь Карп Слеп Вран.

**А6,** рьпьть А6,1 Вран] рьптание Карп; множьство ꙋчен‹и›кь и рѣшѫ А6,2 Вран] народь Карп; вь сьборище А6,12 Вран] сборь Карп, снмище Стр; г‹лаго›лы хоулныѧ А6,13 Вран Слеп] словеса Карп; иꙁмѣнить обычаа А6,14 Вран Стр] ꙁаконꙑ Карп.

**А7,** вьскликнѫвше А7,57 Вран] въꙁьпишѫ Карп; свѣд‹ѣ›телие А7,58 Вран] послоуси Карп.

**А8,** велиꙗ А8,8 Вран] велика Карп Слеп Стр; велика А8,9 Карп Стр Вран] велиѣ Слеп; вльхьвоуѧ А8,9 Карп] корениѣ дивꙑ твора Слеп, корениѣ творѫ Стр, корениемь чюдеса створѫ Вран; влъхвоуѫ дивꙑ творѣше

A8,11 Слеп] корениемь творѣше Стр, корениемь дивы творѣше Вран, вльхвованиемь Карп; имѣние A8,18 Карп] сребро Вран; възлаганиемь (рѫкы) A8,18 Вран Стр Слеп] възложениемь Карп; вь погибѣли A8,20 Стр] пагоубѫ Карп; горестьнѣ A8,23 Вран] горести Стр Слеп Карп; вь гаꙁѧ A8,26 Стр Слеп Вран] гаꙁофилакиѧ Карп; пр‹о›рока исаиѧ A8,28 Карп] пр‹о›р‹о›чьство Стр; вьꙁеметь сѧ A8,33 Слеп Вран Карп] вьꙁметь сѧ Стр; бл‹а›говѣствоуѥва A8,35 Стр Слеп Вран] проповѣдаше Карп; твоего A8,37 Вран] своего Охр Карп; каженикъ A8,38 Вран] скопець Карп; каженика A8,39 Вран Охр] скопца Карп; благовѣствоваше A8,40 Охр Вран] благовѣстѣше Карп; прити A8,40 Вран Карп] вънити Охр; мимоидь A8,40 Вран Карп] мимоходѫ Охр

**A9,** етери A9,2 Охр Стр] которыѫ Слеп, нѣкыꙗ Карп; къ сонъмищемъ A9,2 Охр Вран] кь Слеп, кь сьборищемъ Карп; бѹкви на лисₐь написани A9,2 Стр Слеп] боукоовъна ліствиꙗ написана Охр, книгы на лисₐь написаны Вран Карп, боуковна листа написана Верк; диваще сѧ A9,7 Охр Карп] чюдаще сѧ Вран; ниединого A9,7 Охр Карп] никого Вран; диващи сѧ A9,7 Охр Карп] чюдаще сѧ Вран; етеръ A9,10 Охр Стр] единъ Слеп, єдинь Карп; иди A9,11 Охр Карп] вьниди Вран; дни етеры A9,19 Охр Стр Вран] нѣколико Слеп, дьнь єдинь Карп; въ сонъмищихъ A9,20 Охр Вран Стр] вь ꙁборѣ Слеп Карп; дивлѣхѫ сѧ A9,21 Охр Вран Стр] чюждахѫ си Слеп, чѹждахѫ сѧ Карп; архиереѡмъ A9,21 Охр Стр Вран] старѣишинамъ иереискамъ Слеп; крѣплѣаше сѫ A9,22 Охр Стр Вран] кротѣше Слеп; июдеие A9,22 Охр Вран] жидовы Карп; июдеие A9,23 Охр Вран] жидове Карп; ковъ A9,24 Охр Стр Вран] свѣть Слеп, сьвѣть Карп; кошъници A9,25 Охр Вран Стр] кошери Слеп; ѡкоушаше A9,26 Охр Карп] покѹшааше сѧ Вран; скаꙁа A9,27 Охр Стр Вран] исповѣда Слеп; стѫꙁаше сѧ A9,29 Охр Стр стаꙁаа сѧ Вран] съвъпрашаше сѧ Слеп; начинахѫ A9,29 Охр Стр начинаахѫ Вран] хотѣхѫ Слеп; съвѣсѧ A9,30 Охр] сведошѫ Вран, вѣсѧ Стр, отъведошѫ Слеп; оутѣшениемь A9,31 Вран Карп] оутѣшахѫ сѧ Охр; съꙁидаѫще сѧ A9,31 Охр Стр Вран] въꙁграждаемы Слеп; посѣщаѫщоу A9,32 Охр Вран, посѣщаащихь Стр] проходащѹ Слеп; единого A9,33 Охр Стр] етера Слеп Вран; одрѣ A9,33 Охр Стр Вран] ложи Слеп; ослабенъ жилами A9,33 Охр Стр Вран] раслабенъ Слеп; въꙁми одръ свои A9,34 Охр Стр Вран] постели себѣ Слеп; единѧ A9,36 Охр Стр] нѣкаа Слеп; благостинъ

А9,36 Охр Стр] м<и>л<о>сти Слеп, милостинѧ Карп Вран, м<и>лостиноу Верк; глаголет сѧ А9,36 Охр Стр Вран] нарицетъ сѧ Слеп; благꙑихъ бесѣдъ А9,36 Охр] благыихъ дѣлесъ Слеп, благыихь дѣль Вран; горници А9,37 Охр Стр Вран] въсходъници Слеп; омывше А9,37 Охр Вран] оумывши Карп; послашѫ А9,38 Охр Стр Вран] п<о>устишѫ Слеп; да не лѣнит сѧ А9,38 Охр Стр Вран] не облѣнити сѧ Слеп; горницѫ А9,39 Охр Стр Вран Карп Верк] въсходънїцѫ Слеп; одеждѫ А9,39 Охр Стр Вран] срачицѧ Слеп; поклонъ (колѣнѣ) А9,40 Охр Стр Вран] прѣклонъ Слеп; сѣде А9,40 Охр Стр Вран Карп Верк] възведе сѧ Слеп; постави А9,41 Охр Стр Вран] въстави Слеп.

**А10,** спирꙑ А10,1 Охр Стр Вран Карп Верк] множъства воинъска Слеп; милостинѫ А10,2 Охр Стр Вран] милости Слеп; въ ·ѳ· годинѫ А10,3 Охр Стр Вран] вь деватꙑ чѣс Карп часъ Слеп; дошедъша А10,3 Охр] вълѣзъша Слеп, пришедьша Стр, вьшедь Вран, вьшедьша Карп; милостꙑінѫ А10,4 Охр Стр Вран] милости Слеп; едїного А10,6 Охр Стр Карп] етера Слеп Вран; камꙑ (при мори) А10,6 Стр] храмъ Охр Вран; въ шестѫѧ годинѫ А10,9 Охр Слеп Стр Вран Карп] вь ·г· час<ь> д<ь>на Верк; бꙑс<ть> же алченъ А10,10 Карп Верк] приалъченъ Охр Слеп Стр Вран; единъ А10,11 Охр] нѣкакъ Слеп; плащаницѫ А10,11 Охр Вран] понѣвѫ Карп; великѫ А10,11 Вран Карп Верк] велиѩ Охр Стр; неоучиштена А10,14 Охр Стр] нечиста Слеп Вран; никако А10,14 Охр никакоже Стр] николиже Слеп Вран; свѣдѣтелъствованъна А10,22 Охр Вран] послоушьствовань Карп; июдеиска А10,22 Охр Вран] жидовьска Карп; етерї А10,23 Охр Стр] едини Слеп, единь Карп; вьчрѣдꙑ А10,23 Вран] оучрѣди Стр Слеп Верк, оугости Карп; бесоумъненьѩ А10,29 Охр, бесъмнѣниѣ Слеп Вран и сьмнѣниѩ Верк] безь боѣзнї Карп; годинѫ А10,30 Охр Вран] чѣсь Карп; бѣлѣ А10,30 Карп] свѣтлѣ Охр Слеп Вран; милости А10,31 Охр] милостинѧ Слеп Стр Вран; виталъ естъ А10,32 Охр Вран] пришлець Карп; повелѣниѩ А10,33 Охр Стр Карп, повелѣна Вран] заповѣданое Слеп, слишахомь велѣниѩ Верк; благовѣстъствоѫ А10,36 Охр] благовѣстѹѫ Вран, благовѣщаѫ Слеп Карп, бл<а>говѣрьствоую Верк, бл<а>говѣствѹѫ Стр; насилованꙑіѫ А10,38 Охр Вран] насилъствованꙑіѫ Слеп; истлѣѫ А10,38 Охр] ицѣлѣ Карп Вран; ѩвити сѫ А10,41 Охр] ѣвѣ бꙑтї Слеп, ѩвѣ быти Карп Вран; прѣжденареч<е>нꙑімъ А10,41Охр] прѣждереченымь Вран, Слеп, прѣжде нам реч<е> Верк Стр Карп; ѡтъдаѩние грѣховъ А10,43 Охр]

оставєниє грѣхомъ Слеп Вран; свѣдѣтєлъствоуѫтъ А10,43 Охр Вран] послоушьствоуѧть Карп; єтєрꙑ А10,48 Охр] нѣколикы Карп;

**А11,** прѣахѫ сѧ А11,2 Охр прѣхѫ сѧ Вран] борѣхѫ сѧ Карп; єдинъ А11,5 Охр] єтєръ Слеп Стр; плащаницѫ А11,5 Охр Вран] понѣвѫ Карп; вєлиѫ А11,5 Охр] вєликѫ Карп Вран; чєтврѣногаѣ А11,6 Охр Карп] чєтвороно́га Вран; никакожє А11,8 Охр] николижє Слеп Стр Карп Вран; вьстрогнѫшѫ сѧ А11,10 Карп] въꙁєсѫ сѫ Охр, вьꙁат сѧ Вран; скръби А11,19 Охр Вран] пєчѣли Карп; єтєрꙑ А11,20 Охр Вран] дрȣꙁы Карп; благовѣщаѫщє А11,20 Охр] благовѣстоуѫщє Слеп Вран Карп, бл‹а›говѣствȣаща Стр; послашѫ А11,22 Охр Стр Вран] испȣстишѫ Слеп, поустишѫ Карп; прѣити А11,22 Охр Стр Вран] проити Слеп; въꙁрадова сѫ А11,23 Охр Стр Вран] радъ бꙑстъ Слеп; снимати сѫ А11,26 Охр] събирати сѧ Слеп, сьбрати сѧ Карп Вран Стр; оучити народꙑ А11,26 Охр] наоучити многъ народъ Слеп, нaȣчити народь многь Вран, наȣчиста народь многы Стр; прѣждє А11,26 Охр Стр Вран] прьвоє Слеп; крьстьѣнꙑ А11,26 Охр крьстиѣнины Стр] христиѣнє Слеп Вран; послати А11,29 Охр Стр посилати Вран] поустити Слеп; пославъшє А11,30 Охр] послаша Стр Вран, поустївъшє Слеп.

**А12,** ѫжа А12,7 Охр Вран] вєригы Карп; спадѫтъ А12,7 Охр Вран] испадошѫ Карп Вран; бꙑвъ въ сєбѣ А12,7 Охр] раꙁоумѣвь Карп; прѣпоꙗши сѫ А12,8 Охр Стр Вран] поѣши сѧ Слеп; глагола А12,8 Охр Стр Вран] рєчє Слеп; прѣшєдша А12,10 Охр Карп] прошєдша Вран; г‹оспод›ъ А12,11 Охр Стр Вран Карп Верк] б‹ог›ъ Слеп; ижє нарицаєтъ А12,12 Охр Стр Вран] нарицаємаго Слеп; тлъкънѫвъшоу А12,13 Охр Вран, тлькащȣщȣ Стр] оударївъшоу Слеп; пристѫпи А12,13 Охр Стр Вран] придє Слеп; рабꙑни А12,13 Охр Стр Вран] раба Слеп; нє ѡтъврьꙁє (вратъ) А12,14 Охр Стр Вран] нє отвори Слеп; притєкъши А12,14 Охр Вран] тєкъши Слеп; скаꙁа А12,14 Охр] повѣда Слеп, рѣшѧ Вран; ꙁла ли сє дѣєши А12,15 Охр Стр Вран] нєистова ли єси Слеп; тлъкꙑ А12,16 Охр Стр Вран] оударѣѫ Слеп; помаѣвъ (имъ рѫкоѫ) А12,17 Охр, помаавшє Вран, помахавшє Стр] поманѫ Слеп, покывавь (имь главоѫ) Карп; млъчати А12,17 Охр Стр Вран] помлъчати Слеп; скаꙁа А12,17 Охр Стр Вран] исповѣда Слеп; идє А12,17 Охр] отидє Слеп, иꙁвєдє Стр Вран.

**А13,** нарицаѫи сѫ А13,1 Охр Стр] нареченꙑ Слеп; клеврѣтоу А13,1 Охр Вран клеврѣть Стр Карп Верк] дрѹгъ Слеп; постѫщемъ А13,2 Охр, постащи Стр] алчащимъ Слеп; ѡтъдѣлите А13,2 Охр, ѡдѣлите Стр] ѡтълѫчите Слеп; пощъше сѫ А13,3 Охр, потьща са Стр] алъкавъше Слеп; послашѫ А13,4 Охр] поустишѫ Слеп; послана А13,4 Охр Стр] поущена Слеп; ѣдѫ въ кораби А13,4 Охр] прѣплоуста Слеп, ида вь кораби Стр; въ весъ великѫа А13,4 Охр] селевкиѫ Вран Слеп, ве-с-ельвьникиѫ Стр, вь севьселевькию! Верк; ѣдѫ въ кораби А13,5 Охр] прѣплоуста Слеп; бꙑвъше А13,5 Охр Стр] пришедъша Слеп; сонъмищїихъ А13,6 Охр Стр] ѕборѣхъ Слеп; июдеꙗнина А13,6 Охр] июдеꙗ Карп; ѡтокъ А13,6 Охр] *om.* Слеп; коренитъца А13,7 Охр Верк корѣница Вран] влъхва Слеп, корнилѣ Карп; противлѣаше сѫ А13,8 Охр Стр] съпротивѣше са Слеп; коренитецъ А13,8 Охр Вран] влъхвъ Слеп; раѕвратити А13,8 Охр] съврати Слеп; испльнъ А13,9 Охр Вран Стр] напльнивъ са Слеп; неприꙗѕнинꙑ А13,10 Охр Вран] диѣволь Карп; льсти А13,10 Охр Карп] неправды Вран; прѣшедъша А13,14 Охр Стр] ошедша Слеп, вьшедьша Вран; сонъмище А13,14 Охр Стр Вран] ѕборъ Слеп; послаша А13,15 Охр Вран] поустиша Слеп; архисоунагоги А13,15 Охр архисинагога Вран] старѣишинꙑ събороу Слеп, синагога Карп; слово оутѣшениꙗ А13,15 Охр слово оутѣшению Вран] слово вь ѹтѣшени Стр, слово оутѣшно Слеп; по чинѹ А13,15 Стр] чтени Охр; помаꙗвь (рѫкоѫ) А13,16 Охр Вран] помахавъ Слеп Стр; послоушаите А13,16 Охр Стр Вран] слꙑшите Слеп; питѣ А13,18 Охр Стр Вран] кръма Слеп; раѕоръ А13,19 Охр раѕори Стр Вран] раѕдрѹши Слеп; колѣна А13,21 Охр Вран] племене Слеп; свѣдѣтелъствовавъ А13,22 Охр Стр Вран] послоушъствовавъ Слеп; вънит‹и›ѣ его А13,24 Охр Слеп Стр Вран Карп] вишнаго Верк.

**А14,** благовѣствоуѫща А14,7 Охр] благовѣщаѫща Слеп; единъ А14,8 Охр] етеръ Слеп Карп Вран; благовѣствоуѫща А14,15 Охр] благовѣщаѫща Слеп; вьстави А14,16 Верк] ѡстави Охр; добро творѫ А14,17 Охр] благотвора Слеп Карп Вран; дождъ А14,17 Охр] дъждѫ Слеп; врѣмена гобеѕна А14,17 Охр Верк] гобѕа Слеп Стр Карп; благовѣстъствовавъша А14,21 Охр, бл‹а›говѣствоваста Стр] благовѣствѹѫща Слеп; скрѣбъми А14,22 Охр Стр] печалъми Слеп; постомъ А14,23 Охр Стр] алканиемъ

Слеп; прѣшедъша А14,24 Охр Стр] прошедъша Слеп; ѡтъвѣста сѫ А14,26 Охр] прѣплоуста Слеп; прѣдана А14,26 Охр Стр] ѡтъдана Слеп.

**А15,** ѡбрѣꙁати А15,5 Охр Стр] обрѣꙁовати сѧ Слеп; прѣтити А15,5 Охр] прѣити Стр, ꙁапрѣщати Слеп; стѫѕанию А15,7 Охр Стр] съвъпрашанию Слеп; ѫꙁꙑкомъ А15,7 Охр Стр] странамъ Слеп; евангелиꙗ А15,7 Охр Стр] благовѣстованиѣ Слеп; междю А15,9 Охр Стр] междѫ Слеп; носити А15,10 Охр] принести Стр, понести Слеп; живѣста А15,35 Охр] хождаста Карп; благовѣствоуѫща А15,35 Охр Стр Вран Верк] благовѣстѧща Карп.

**А16,** имаѫщи А16,16 Охр] имѧщи Слеп Стр; оупвание А16,19 Охр] оупование Слеп Стр; влѣкошѫ А16,19 Охр, влѣкше Стр] привлѣкошѫ Слеп; тръгъ А16,19 Охр Стр] съборъ Слеп Карп; къ стратигомъ А16,20 Охр Стр Карп, кь стратигоу Верк] къ воеводамъ Слеп; въꙁъмѫштаета А16,20 Охр Стр] сьмѫщаета Слеп; июдѣанина А16,20 Охр Стр] жидовина Слеп; прѣдаета А16,21 Охр Стр] проповѣдаета Слеп; правꙑ А16,21 Охр Стр] ꙁаконꙑ Слеп; стратиѕи А16,22 Охр Стр] воеводꙑ Слеп; въвръгѫ А16,23 Охр Стр] връгошѫ Слеп, вьврьгошѫ ѣ вь темницѫ Карп Верк; темьничъникоу стражоу А16,23 Охр] стражоу тьмничъномоу Слеп Стр; стрѣщи А16,23 Охр Стр] блюсти Слеп; ѫжъници А16,25 Охр Стр] вѫꙁници Слеп, свѫꙁници Карп; велеи А16,26 Охр Стр] великъ Слеп; подвиꙁати сѫ А16,26 Охр Стр] поколѣбати сѧ Слеп; иꙁъвлѣкъ (ножъ) А16,27 Охр] иꙁъмъкъ Слеп, иꙁемь Стр; аѫъникꙑ А16,27 Охр Стр] вѫꙁникꙑ Слеп; велиемъ А16,28 Охр Стр] великомъ Слеп; прошъ А16,29 Охр] испрошъ Слеп; свѣщъ А16,29 Охр] свѣщѫ Слеп.

**А17,** сонъмище А17,1 Охр Стр] ꙁборище Слеп; етери А17,4 Охр Стр Вран] дроуꙁии Слеп; частивъ А17,4 Охр Стр] чъстънꙑихъ Слеп; противлѣѩщии сѩ А17,5 Охр Стр Вран] непокарѣѫщеи сѧ Слеп; июдеи А17,5 Охр Стр Вран] жидове Слеп; етеръи А17,5 Охр] нѣкꙑѩ Слеп; мѫжа етеръи ꙁълъи А17,5 Охр Стр, мѫжѫ ꙁлы Вран Карп Верк] мѫжѫ боуѫ Слеп; млъвѣха А17,5 Охр Стр, мльвѫ Вран] плищевахѫ Слеп; искаха А17,5 Охр Стр Вран] прошахѫ Слеп; вести кь народоу А17,5 Вран] привести Слеп, иꙁвести Стр Карп; влѣчаахѧ А17,6 Охр Стр] оувлачахѫ Слеп; етеръи А17,6 Охр Стр Вран] дроугѫѧ Слеп; къ гражданемъ А17,6 Охр Стр Вран Карп

Верк] старѣишинамъ иереискамъ Слеп; кричаще А17,6 Охр Стр] кличаще Вран въпиѫще Слеп; противъно А17,7 Охр Стр Вран] противѫ Слеп; нравомь А17,7 Охр Стр Вран] заповѣдемъ Слеп; възматошѫ же сѧ А17,8 Слеп] сьмѫті же сѧ Вран, смоутише Верк; живѫщоу А17,16 Охр] жидѫщоу Слеп; раждиѕааше сѧ А17,16 Охр] раздражаше сѧ Слеп; трѣбꙑ А17,16 Охр] коумиръ Слеп; испльнень А17,16 Охр] пльнъ Слеп; сътаѕааше сѧ А17,17 Охр] прѣше .. сѧ Слеп; сонъмищихъ А17,17 Охр] зборѣ Слеп; етери А17,18 Охр] дроузи Слеп; ѡтъ стольникъ философъ А17,18 Охр] ѡтъ стоикъ прѣмѫдрꙑіхъ Слеп, ѿ вьстокь прѣмѫдрыхь Карп; сътаѕахѫ А17,18 Охр] съпрѣшѫ сѧ Слеп; етери А17,18 Охр] дроузи Слеп; въскрсени благовѣствоваше имъ А17,18 Охр Карп] благовѣстоваше Слеп, бл<а>говѣщаше Стр Верк; тоуждимъ бѣсомъ А17,18 Охр] странъскъ бѣсъ Слеп; проповѣдникъ А17,18 Охр] проповѣдатель Слеп; атинеи (атинѣне) А17,21 Охр Стр] аѳинеи Слеп; хѫдогꙑ (хѫдожънѣишѫ) А17,22 Охр] хѫдожаишѫ Слеп Стр; мимохода А17,23 Охр] хожда Стр, градꙑ .. мимо Слеп; трѣбище А17,23 Карп] тѣло Охр; съзирая (съглѧдаѫ) А17,23 Охр Стр] съзирахъ, невѣдома (бога) – великаго Слеп; човѣчъ А17,25 Охр Стр] чловѣчъскоу Слеп; не трѣбоѫ ничтоже (не трѣбоуѭ ничесоже) А17,25 Охр] не трѣбоѫ ничесоже Слеп; животъ .. и доухъ (доухꙑ въсе) А17,25 Охр Стр] животъ и дꙑіхание Слеп; човѣчъ А17,26 Охр Стр] чловѣчскꙑ Слеп; врѣмена (имена) А17,26 Охр] врѣмена Слеп; прѣдѣлꙑ житиꙗ ихъ А17,26 Охр Стр] межд ѫ въселениа ихъ Слеп; иде А17,27 Охр Стр] ижде Слеп; ѡтъ единого же насъ А17,27 Охр] ѡтъ когождо ихъ естъ Слеп; мꙑслиѫ А17,29 Охр] оумꙑшлениѹ чловѣчъскоу Слеп; прѣзрѣвъ А17,30 Охр] небрѣгъ Слеп; каꙗти сѧ А17,30 Охр Верк] покаѣти сѧ Слеп; постави А17,31 Охр] оуставилъ естъ Слеп; въскрьсение А17,32 Охр] въскрѣшеніе Слеп, вьськрѣшение Карп; ини А17,32 Охр] дрѹзи Слеп; глаголааха А17,32 Охр] рѣша Слеп; етери А17,34 Охр] дроузи Слеп; приложьше сѫ А17, Охр] прилѣпивъше сѧ Слеп.

**А18,** ѡт граждань А18,8 Охр] ѿ корентѣнь Карп Слеп Верк; соунагогъ А18,8 Охр] ареопагитъ Слеп, архисоунагогь Карп; едино А18,23 Охр] етеро Слеп Стр; рѣчивъ А18,24 Охр Стр] истинень Слеп; приклоучи сѫ А18,24 Охр Стр] прилоучи сѧ Слеп; истое А18,26 Охр] истѣе Слеп; вышнии А18,28 Карп] велии Слеп.

**A19,** въшєдъшихъ A19,8 Охр] вълѣꙁъшє Слеп; сонъмищє A19,8 Охр] съборъ Слеп.

**A20,** ниꙁъ A20,9 Охр] долꙋ Слеп; нападє на нъ A20,10 Охр] падъ на нємъ Слеп; ащє въꙁможно ми би бꙑло A20,16 Охр] ащє би мощъно ємоу бꙑло Слеп, ащє вьꙁмощи ємꙋ Стр, ащє мощьно ємоу би было Карп, ащє би вьꙁмощи ємоу Верк; ꙁамоудѣти A20,16 Охр] ꙁакьснѣти Карп Вран; вьсхыїтати A20,30 Карп] стрьꙁати Стр, стрьгати Верк.

**A21,** ми жє домаживци A21,12 Стр] домашнии Карп; вѣсть A21,31 Карп] рѣчь Верк; кь тисѧщьникоу воинскомоу A21,31 Карп] кь тисѧщникꙋ спирѣ Стр Верк.

**A24,** бꙑс‹ть› рєпєтъ A23,7 Стр] распрѣ Карп; кличь вєлєи A23,9 Стр Верк] вєпль Карп; вь бѫдѫщѫѧ жє нощь A23,11 Карп] вь наставшаѧ Str, вь настоѩщоую Верк.

**A25,** ѫжьникь A25,14 Стр Верк] вєрижникь Карп; старѣишины архиєрєискыѧ и старци июдєисти A25,15 Карп] архиєрєиє Стр; ꙁамꙋдѣниє много створи A25,17 Стр] ꙁаксѣниѣ Карп.

**A26,** ѡсиѩвъша A26,13 Охр] объсиѣвъша Слеп; падомъ ници A26,14 Охр] падъшємъ на ꙁєми Слеп; глаголѫ A26,14 Охр] рєкъшъ Слеп; єврєискомъ ѫꙁꙑкомъ A26,14 Охр] єврєискоѫ бєсѣдоѫ Слеп, єврєискымь гласомь Карп, ѫꙁꙑкомъ Орб Верк; на ражнꙑ стѫпати A26,14 Охр] противѫ остнꙋ стѫпати Слеп; ѡтъвръсти (ѡчи) A26,18 Охр] отъврѣсти Слеп; рождьствомь A26,20 Карп] ꙁачѫтию Охр.

**A27,** воиньства A27,1 Карп] спирѣ Стр; прилєжаниє ꙋлꙋчити A27,3 Стр] ꙋтѣшєниє Карп; вєслꙑ̈ пловѫщє A27,7 Карп] моднꙋ ити Стр, моудно ити Верк; сь погрѣхомь A27,9 Стр] сьблаꙁньноу Карп; пос‹т› A27,9 Стр] алканиє Карп; причєтьника кораблїо A27,11 Карп] навьклєра Стр; ѿмєтаниє творѣхѫ A27,18 Стр] иꙁмєтаниє Карп; иꙁьврьгохомь A27,19 Карп] ѿврьгомь Стр, ѿврьгохомь Верк; благод‹оу›шити сѧ A27,22 Карп] дрьꙁати Стр Верк; м‹о›лѫ вы дрьꙁати ѿмєтаниє A27,22 Стр] ѿврьжєниѣ Верк; благод‹оу›шитє A27,25 Карп] дрьꙁаитє Стр Верк;

прѣходець A27,30 Стр□ чльны Карп; прѣходьцѹ A27,32 Стр□ чльновомъ Карп; благод‹оу›шни A27,36 Карп□ ѹстрабльше же сѧ вси Стр Верк.

**A28,** множество раждиѣ A28,3 Стр□ храстиѣ Карп; сьтьникь прѣдасть ѫжникы воиводѣ A28,16 Стр□ старѣишинѣ воиньскъ Карп; вь ѡбитѣль A28,23 Стр□ ѡбитание Карп; беꙁь вьꙁьбранениѣ A28,31 Карп□ невьꙁбрано Стр, невьꙁьбраньно Верк.

ѧдрописца 18v18 Карп□ скорописца Слеп; ѿ катѡликиа иѡ‹а›н‹а› 109v7 Карп□ католическа Стр Верк, ѿ съборнаго Слеп; ·є҃· в навечерие крѫщениѣ х‹ри›с‹то›ва 120r9 Карп□ с‹вѧ›тꙑхъ епифани Охр, б‹о›гоꙗвлениꙗ Верк; сѫб‹отѫ› по крьщени 121v13 Карп□ б‹о›гоꙗвлени Охр, просвѣщению Верк; велми мѫдрьст‹воу›еть 122r8 Карп□ велъмѫдръствоуетъ Охр; ѡбитѣль 124r26 Карп□ домъ Охр.

Liljana Makarijoska

# THE LEXIS OF THE VRANEŠTICA APOSTOL (IN COMPARISON WITH OTHER MACEDONIAN APOSTOLS OF XII-XIV CENTURY)

*(Summary)*


The lexis comparison of the Slavic Apostol oldest representatives completes the image for the interrelationship among the Apostols of the first redaction Ohr, Str and Vran, which according to Koneski are closely related. Regarding the lexical features, Vran characterizes with innovations, e.g..: дѣлѣ, обвчи, коумиръ, трѣба, but still the text follows the tradition, preserving traces of the old Glagolitic original book and it has a lot of similarities with Ohr.

The comparison and historical analysis of the lexical and word formation variants of the Macedonian Apostol of XII-XIV century enables to determine the history of the lexemes and the changes in the text compared with the Greek originals.


**Key words:** Church-Slavic lexis, Apostol text, lexical variants, archaisms, lexical innovations

*Елена Верижникова*

# ЈАЗИЧНОТО ВИЗИОНЕРСТВО НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ
## (врз примерот на формите сложени со имам)

**Граматиката** на **Блаже Конески** ја содржи длабоката анализа на целиот глаголски систем на македонскиот јазик и на употребата на временските форми, како и визионерските заклучоци за насоките на неговиот развој. Изнијансираното чувство на јазикот, познавањето на неговите текови наоѓа израз и во кодифицирањето на глаголските форми со **има** како дел од литературниот јазик. За тие форми Б. Конески забележува дека „тие се многу обични и во напредување во западномакедонското наречје, од каде што влегуваат и во литературниот јазик, иако далеку не во онаа мерка во која се застапени во живиот говор“. Тој прогнозира дека „со развитокот на стиловите што се опираат на разговорниот јазик тие форми сѐ повеќе ќе навлегуваат и во литературниот јазик“[1]. Современите јазични состојби ги потврдуваат неговите предвидувања. Формите со **имам** сѐ поактивно (дури и агресивно) ја прошируваат својата застапеност во сите стилови. Веројатно тоа се должи и на општата демократизација на јазичниот израз во најновиот период. Особено видливо тоа го демонстрираат формите **ќе+имам+praesens** и **ќе+имав+imperfect**. Досегашните проучувачи на идните времиња и на формите со **имам** заклучуваат дека формите со **ќе+имам** се многу ретки и практично се само теоретски можни. Нашите истражувања покажуваат дека тие се веќе сосема реално заживеани во јазикот, дури и кај претставниците на тие делови на земјата за чиишто дијалекти до неодамна формите со **има** не биле карактеристични. Особено е забележителна нивната употреба кај младите генерации.

Модално-темпоралниот систем на македонскиот јазик се состои од неколку потсистеми. Во науката се одбележуваат таквите карактеристики на овој систем како што се неговата симетричност, стројноста на архитектониката, како и непосредната корелација меѓу граматичкото значење и формалниот показател на тоа значење, што е во согласност со балкан-

---

[1] КОНЕСКИ Б. Граматика на македонскиот литературен јазик. Скопје, 1967. Цит. според: Избрани дела во седум книги (второ дополнето јубилејно издание). Книга шеста. Скопје, 1981, стр. 502-503.

донскиот стандарден јазик, но треба уште многу време тие да ја зајакнат својата позиција во јазикот“[Велковска С. 1998][4].

Меѓутоа со појавата на Интернетот (а со тоа и на нови можности на прибирање граѓа) стана возможно да се согледа дека во првата деценија на XXI век тие форми веќе реално функционираат во јазикот и не се толку ретки. Пронајдовме повеќе од 500 употреби на форми со **ќе+има** (од нив една десетина се формите за минато-идно резултативно и една прекажана форма). Како извор на материјалот ни послужија различни блогови, форуми, како и електронски верзии на пишаните медиуми, па и стенограми на собраниските седници. Во многу мала мера се застапени уметнички творби. Со оглед на тоа што сè уште не постои македонски национален корпус, материјалот е ексцерпиран „рачно“, односно се пребаруваше секоја од формите од односните парадигми, така што реалната бројка на формите во оптек е секако поголема. Примерите во натамошниот текст се наведуваат во автентична форма, отстапки се направени само за очигледните печатни грешки. За експансијата на формите сведочи и фактот што тие се употребуваат и од страна на најмладите интернет-корисници од Скопје[5].

Собраниот материјал покажува дека формите со **ќе+има/имав** со неменлив партицип не се само теоретски можни, но веќе се заживеани и се во употреба. Меѓутоа, фактот што до неодамна се сметаа за потенцијални членови на системот не е случаен, бидејќи тие моментално се во процес на развој. Тоа го сугерираат следниве податоци:

**1.** Семантиката на глаголите кои се употребуваат во формите на идните резултативни времиња. Поголемиот дел од нив го сочинуваат глаголите, кои не само што искажуваат резултативни процеси, туку токму тие кои како резултат имаат постоење/поседување на објектот (воопшто или во одредено место): **закачено, залепено, поставено, истакнато, инсталирано, постирано; изработено, направено, изградено, вградено, наведено (во документ)** итн. За голем број од пребараните глаголи Гугл не покажа ниедна употреба на овие форми. Притоа паралелното тестирање за **има**-формите без **ќе** на истите глаголи покажува дека тие се употребуваат.

Секако, таквата ситуација е во согласност со семантиката на резултативните времиња како такви. Исто така, од значење е и сопствената семантика на глаголот **има**, кој во македонскиот јазик значи и ‘поседува’, и ‘постои’. З. Голомб го дефинира значењето на формите со **имам** како посесивност+резултативност[6]. Значи содржинската вредност на помош-

[4] ВЕЛКОВСКА С. Изразување на резултативноста во македонскиот стандарден јазик. Скопје, 1998. стр. 60-61. Тврдењето е засновано врз анализата на 20.000 страници текстови.

[5] Анонимните учесници на форуми и авторите на блогови често ја посочуваат својата возраст и местото на живеење. Внимававме и на таа информација.

[6] ГОЛОМБ З. Конструкциите со "има" и глаголска придавка во македонскиот и во влашкиот јазик // II научна дискусија (Охрид 19-21 август 1975). Скопје, 1983, стр. 9.

ниот глагол сè уште влијае на значењето на формата, што зборува во прилог на неговата нецелосна граматикализација. Во секој случај, така е со формите со **ќе** кои не се еднакво регистрираат кај сите глаголи.

**2.** Има примери во кои глаголот е одделен од партиципот со други зборови. Истото се одбележува од научниците и за **има**-формите без **ќе**[7].

За потенцијален добитник на дневната награда се смета секој корисник кој во текот на денот **ќе има** успешно **затворено** еден циклус прашања, т.е. ќе има освоено минимум поени. (*Официјални правила на наградната игра на ONE*)

**3.** Во некои примери паралелно се употребени **ќе-има**-формите и конструкциите со конгруентен партицип:

На земјиштето на Цветниот пазар, според урбанистичкиот план, треба да се направи покриен пазар со најмногу два ката, со висина до 10 метри и со паркинг простор.

Камчев најави дека новиот објект ќе биде еден од најмодерните пазари во градот и дека ќе биде направен според сите европски стандарди. <…>

- Парите што ги потрошивме се во лимитот на сумата што планиравме да ја понудиме и мислам дека ќе можеме да си ја вратиме инвестицијата откако ќе го изградиме објектот. Ќе има обезбеден паркинг простор, како за вработените, така и за граѓаните што ќе доаѓаат за да пазарат. <…>

Цветниот пазар ќе биде дислоциран на последната станица на автобусите со број 23, кај Домот на печатот, каде што ќе биде направен затворен пазар и **ќе има обезбедено** паркиралишта за сите вработени. **Автор: А.М.Д. Нова Македонија 31.7.2009**

Освен тоа, треба да се има предвид дека во изразување на резултативното значење овие форми конкурираат со констукциите **ќе+сум/биде** со конгруентен партицип како во следниов пример:

**Смрзнување па оживување**

Илјадници луѓе по смртта ги подложиле своите тела на замрзнување во течен азот со надеж дека во далечната иднина, кога ќе биде откриен лек за болеста од која умреле, ќе бидат одмрзнати и излекувани. Клучна улога во тој процес би имале нанороботите, кои ќе го „поправаат” телото на клеточно ниво пред научниците да го одмрзнат, се вели во написот на Ројтерс.

---

[7] в. кај Велковска. Ibid., стр. 40-42.

Но, што е смртта? Со векови линијата што ги дели животот и смртта се поместува, прво од престанокот на дишење до престанокот на работата на срцето, па на крај до престанокот на мозочната активност.

Пронаоѓањето на крионизацијата (смрзнување на телото во течен азот на температура од -196 Целзиусови степени) сега дополнително ја поместува таа граница. Прво се појавила во научнофантастичните филмови. Основната идеја е телото на покојниот да се замрзне во течен азот со надеж дека еден ден ќе биде одмрзнат, кога медицината ќе биде толку напредна и **ќе има откриено** лек за болеста од која починал.

Научниците денес веруваат дека таа иднина е на само 100 години од нас.

**18.03.2010.**

http://www.dnevnik.com.mk/default.asp?ItemID=60939E3EE4DBAC49933416D646DDE3B4

Тргнувајќи од системот може да се очекува дека значењата на формите со **ќе+имам,** слично со формалната страна, ќе бидат контаминација на значењата коишто ја сочинуваат семантичката мрежа на формите **ќе+презент** и **ќе+имперфект**, од една страна, и на значењата на **има-**перфект (резултативност во широка смисла на зборот, односно актуелна состојба како резултат на дејството што му претходи на референцијалниот момент, или општата актуелност на претходното дејството во тој момент). Материјалот го потврдува тоа.

Така, формите на идно време имаат две големи групи значења: оние што означуваат идни дејства и оние што означуваат дејства во широк план на сегашноста[8]. Истото може да го согледаме и кај значењата на формите на иднорезултативно време со тоа што тука дополнително се приклучува и значењето на резулатативност.

1. Формите **ќе+имам+-н/-т-партицип**

**1.1.1. резултативно единично идно дејство:**

најчесто сакаат да зборуваат за тоа што ги мачи и сакаат да добијат поддршка од своите пријателки или партнерот. Мажите, од друга страна, дури и кога ги мачи нешто сакаат да изгледаат силни и се обидуваат да ги решат проблемите сами. Па, ако чувствувате дека партнерот има проблем и не сака да го сподели, оставете го некое време сам. По извесен период повторно прашајте го што му е. Најверојатно дотогаш **ќе има пронајдено** решение на проблемот. *http://hallohi.com*

[8] в. на пример: ВЕРИЖНИКОВА Е. Модално-темпоралниот систем на глаголските форми сложени со **ќе** / Зборник посветен на професор Лилјана Минова-Ѓуркова. Филолошки факултет "Блаже Конески". Скопје, 2009, стр. 91-105.

Во Катланово, на втори мај, ќе се спроведе акција „Сакаме здрава и чиста средина" за расчистување на отпадот. Отпадот ќе се собира на неколку локации, во буриња. Собирните пунктови ќе бидат означени со табли на кои **ќе има закачено** најлонски ќесиња, а насобраниот отпад ќе го подигне јавното комунално претпријатие „Петровец". (И.С.) **Вест 4/30/2004**

**По неколкумесечно одложување деби-албумот на Кристина Арнаудова, „Возови" е конечно достапен до нејзините фанови. Одбра интересен и несекојдневен начин на излегување на чедето, подарувајќи го во тинејџерското списание „Тин шема". Зошто се одлучи на ваков некомерцијален, непрофитабилен чекор?**

**К.А.** Идејата уште веднаш ми се виде како одлична, тргнувајќи од тоа што 10.000 обожаватели ќе го имаат албумот (кој, меѓу другото, се распродаде уште првиот ден), тој ќе биде оригинален, ќе го добијат по сосем пристојна цена што секој може да си ја дозволи и ќе имаат можност да ги слушнат сите песни, а не само оние за кои **ќе има изработено** спотови. (Утрински весник 16.10.2006)

*Форум, тема*: Што бутате у моментов?
Dimitarc 07.02.2006: Него јас јадев корн флекс. Прво јадев нормален 3 чинии и после за десерт чериос кснав, тој благиот корн флекс што е! Сега искачам, кога ќе се вратам мама **ќе има зготвено** нешто.... (http://nearni.net/forum/viewtopic)

Важно е да се одбележи дека во тоа значење, макар што многу поретко, се среќаваат и несвршени глаголи:
06. 12. 2009. Наслов: ТБХ ТВН сандаци Слаѓан Спасовски: Игор ти имаш работено со овој тип сандак, дали има многу непознаници околу него, дали можеме да се снајдеме?
ИЛКОВ ИГОР (пчеларче): - Не јас немам работено со овие сандаци но од оваа година планирам да експериментирам со АЛПСКАТА и ќе направам еден пар и од овие <…>
Слаѓан Спасовски: Баш летово, ако е здравје и ако одам кон Дојран, ќе те посетам за да ми пренесеш некое ново искуство, верувам до тогаш веќе **ќе имаш работено** со овој вид сандаци...
(Форум на пчеларите:
http://pcela.mk/forum/index.php?action=printpage;topic=981.0)

Дете, кога ќе пораснеш и кога **ќе имаш гледано** толку утакмици како мене ќе праиме муабет со тебе.
(www.forum.kajgana.com/search.php?searchid)

Иако поголемиот дел од примерите се со преодни глаголи, сепак, сретнавме и неколку употреби на непреодни глаголи.

**Зошто ураганите имаат женски имиња?**

За време на Втората Светска Војна на Пацификот, кога на војниците им недостасувале женски личности, тропските невремиња ги нарекувале со женски имиња. Така во 1941 година прв пат е користено женско име по романот Oluja Georgea R. Stewarta, изјавува Вечерен лист. САД ја превземаа таа пракса во 1953 година, но 1979 година Метеоролошката служба на САД одлучи некогаш да става и машки имиња на ураганите, поради рамноправноста на половите. Ураганите Andrew и El Nino сигурно ги памти постарата генерација.

Меѓутоа, има доста интересна информација која што говори дека службата стално става исти имиња, односно имињата ги врти го круг. Постојат шест пописи за урагани кои што го напаѓаат Атланскиот Океан, и тие се појавуваат скоро секоја година.

Но ураганите кои што придонесуваат голема штета како што е Катрина, никогаш повторно нема да се употреби тоа име бидејќи нивното повторно појавување може да предизвика негативна реакција на јавноста. Ротацијата на имињата ќе биде обновена во 2011 година бидејќи до тогаш сите **ќе се имаат појавено** по два пати.

(Вест 24.10.2005
http://star.tocka.com.mk/vest.php?vest=440&page=117)

Во своите истражувања на функционирањето на **има**-перфектот на современата етапа Л. Митковска и Е. Бужаровска покажуваат дека во јазикот „коегзистираат повеќе семантички типови на перфект како продукти на секоја фаза од развојот на конструкцијата, секоја со малку поинакви морфосинтаксички особини“[9]). Најзастапен е посесивноегзистенцијалениот перфект (постоење на резултат што го поседува агенсот), и во тој случај партиципот укажува пат на настанувањето на резултатот и може да се испушти без значителна промена во значењето. Вториот тип Митковска и Бужаровска го квалификуваат како актуелно релевантен перфект, за кој е карактеристично поместувањето на фокусот кон настанот при ослабнување на посесивното и резултативното значење. Третиот тип, искуствен перфект, „означува дека агенсот го извршил дејството означено во партиципот во некое неопределено време пред сегашниот момент што довело до некакво сознание што е резултат на минато искус-

[9] МИТКОВСКА Л., БУЖАРОВСКА Е. За *има*-перфектот во македон-скиот стандарден јазик // Прилози на МАНУ, број XXXV 1, Скопје, 2010, стр. 55.

тво“[10]. Овој тип се третира како “понапредната фаза на граматикализација на има-перфектот”. **Има**-формите со **ќе** не се предмет на разгледување од Митковска и Бужаровска, меѓутоа и кај овие форми ги забележуваме посочените од нив типови контекстуални значенски реализации. Меѓу горенаведените примери неколку се безлични егзистенцијални употреби и посесиви, каде што партиципот може да се испушти, без да настрада многу смислата. Во примерите со несвршени глаголи, пак, со глаголската форма се искажува искуство кое субјектот ќе поседува во некој момент во иднината, што е искуствен перфект според терминологијата на Митковска и Бужаровска. При анализа на формите со **ќе има**, треба да се има предвид дека тие се комбинација на резултативните значења кои се внесени од **имам** и значењата кои би имала истата форма со **ќе**, но без **има**.

**1.1.2. Резултативно идно условно дејство**

17.01.2010. ИДЕА ЗА БИЗНИС
На пример, да земеме 20 луѓе, на сите да им дадеме по 5.000 евра и на сите да им кажеме да почнат одреден ист бизнис. Кога по 1 година дена би ги посетиле повторно да видиме до каде се со нивните бизниси, ќе имаме 20 потполно различни ситуации: некој **ќе го има затворено** бизнисот поради слаби приходи, некој **ќе има изградено** силен тим за продажба, некој од нив ќе го „порасне” бизнисот и ќе се прошири, а некој можеби ќе се преориентира во друг сегмент од пазарот. Сите луѓе и да сакаат не можат да водат одредени работи на сосема ист начин.
http://biznisidea.wordpress.com/2010/01/17/80/

**1.2.1. резултативно итеративно дејство во широк план на сегашноста:**
*Тема*: Ви се случила некоја натприродна работа?
mr.me: многу пати на одмор во Охрид, навечер после 12 сум глеал светла на небо како се движат, али не по некој одреден пат, забегуваат лево десно, во круг и таке
*Dzish* (Возраст 23): И во Битола вакво нешто сум видел... Кога **ќе имам испиено** 7-8 вотки... Се дешава. Мајтап настрана. Не сум имал такви работи до сега и некако ми се незамисливи... А верувам дека се дешаваат...
http://forum.kajgana.com/showthread.php?656

[10] Ibid., стр. 60.

**1.2.2. резултативна потенцијална можност во широк план на сегашноста:**

11-12-2007. *Тема*: Зошто интелигентните луѓе се понесреќни

- Наводно меѓу широките народни маси Друже Тито беше бравар!

- Зошто наводно, вистина која сите ја знаеме… Па нели во се има исклучоци..Но во глобалниот свет на интелектуалци, не познавам многу Тито-вци…

- Токму тоа и е поентата дека тешко дека бравар ќе зборува 5 јазици, **ќе има развиено** сетило за дипломатија и така брилијантен ум и навики како аристократ. Кога го научил тоа, додека траела Втората Светска Војна?

http://www.forum.kajgana.com/archive/index.php/t-18620.html

**2.** Формите **ќе+имав+н/-т-партицип**

Во статијава ја оставаме настрана дискусијата за статусот на овие форми која се води во науката почнувајќи од знаменитата монографија на З. Голомб[11]. Овде ја рагледуваме како единствена грамема, која во дел од своите употреби има темпорална, а во другите модална суштина, што е резултат на реинтерпретацијата и надградувањето на наследениот словенски систем при коренитата негова реорганизација во балканските услови. При тоа кај глаголите во формата за резултативно минато-идно пак се соочуваме со редуцирање на обемот на значењата во споредба на целокупниот обем на опишаните во науката за формите за минато-идно.

**2.1. кондиционално резултативно значење:**

Во последните 16 години од осамостојувањето се изнаслушавме безброј ветувања од лидерите на партиите на власта и од оние во опозиција. Да се оствареа само дел од тие ветувања, Македонија денес **ќе имаше развиено** и стабилно стопанство, полна вработеност, добри плати и пензии и висок стандард, современо бесплатно здравство, добро развиен образовен систем, хармонични меѓуетнички односи… Ќе бевме членка на НАТО и ЕУ, а нашите граѓани ќе можеа слободно да патуваат по Европа и светот... И што уште не. (*Време*, *број 1439*, 06.08.2008)

**Дали сакате снег?**

white_eagle 21-12-2009

Ќе си бидам искрен, мразам снег, затоа што кога и да има снег мене ми тече носот и ме боли главата, добивам настинки и нонстоп шмркам.

Ваму кај што живеам во многу му се радуваат оти добиваат по 5-6 центиметри снег годишно *максимум* (а некогаш ни толку не

[11] GOŁĄB Z. Conditionalis typu bałkańskiego w językach południo-wosłowiańskich se szczególnym uwzględnieniem macedońskiego. Wrocław – Kraków – Warszawa, 1964.

добиваат); да имаа по дваесетина цм редовно сигурно немаше да има толку „снегољубци" како сега овде. Да бев во Македонија сега **ќе имав фатено** една настинка 100% оти секоја година така ми е во зима... ама ваму нема снег (иако е ладно колку во Македонија - околу 1 степен Целзиус) и потполно сум здрав.
http://badijala.com/showthread.php?p=1417959

Следниов пример убаво ја илустрира резултативната компонента внесувана од глаголот **има**, како и заедничкиот контекст кој го формира кондиционалното значење на формите со **ќе** и имперфектната форма на помошниот глагол:

PotRu_10.03.2010 - Ако немаше интернет, ќе имаше сепак интернет =) (не, не..)
**- ќе немав видено** толку убава уметност споделена од сите уметници по светов кои го користат за да ја презентираат својата уметност
- немаше да ги знам вестите, затоа што многу ретко купувам весник (ич)
- немаше да имам најбрзи информации (а, можеби и никакви) за филмските фестивали по светот ни' <…>
- немаше да можам да слушам музика на youtube (free)
- немаше да мрчам по најразлични форуми за најразлични теми ~ѓоамити цел свет ме слуша =)
- немаше да воспоставам контакти со многу луѓе кои сеуште ми се само виртуелни пријатели, а со нив споделувам исти интереси.
- за некои автори (поети, писатели, филозофи, социолози, аналитичари, психолози, кванти пара психо/физико/астро истражувачи ) ќе знаев само дека некаде некогаш напишале нешто…
- немаше да бидам дел и featured art артист на некои мрежи за уметност
- немаше да пишувам on line хаику и да биде тоа видено од очите на некој geek кој направил посебна страница за сите како мене кои пишуваат на тој начин;
- кај ли ќе ми беа сите тие photo албуми, текстови, facebook, myspace, twitter пријатели?!?
P.S. Да го немаше нетот ќе си бев наспиен, ќе станував на време за медитација на изгрејсонце… не директно од компата на сонцето, ќе прочитав нешто повеќе миризливи книги, ќе напишав троа повеќе песни, раскази и лампиони, можеби ќе имав мускули, очите можеби немаше да го имаат проблемот со црвенилото (red eye boy), ќе насликав нешто повеќе од она што го чувам во фолдерот идеи, и ќе послушав малку повеќе од традиционалните/алтернативни приказни на постарите и ќе научев по некој

алтернативен лек за да не трчам до аптека секогаш кога накашлувам…
и ова уште што го пишувам е затоа што ми се седи на интернет, ако го завршам ќе треба да се вратам на друштвото кое очајно ја чека вечерата овде во Arry, Франција...и кој знае дали ќе бев овде ако ПАК го немаше internet - от.
http://kihupotru.blogspot.ru/2010/03/danemaseinternet.html

Во повеќето примери формата со кондиционално значење е употребена во аподозис на иреален условен период, како во наведените примери, што е типична синтаксичка рамка во која се реализира тоа значење. Поретки се примерите со таа употреба надвор од условниот период. Што се однесува до резулативната компонента на значењето на формата, најчесто во контекстот се содржи експлицитно посочување на граничниот момент пред кој дејството веќе требаше да биде извршено, а кое би следело или со конкретен актуелен резултат или, пак, со стекнатото искуство, во посочениот момент: **досега, веќе, сега итн.**:

**Хуманитарна акција на форумџиите на Кајгана и Црвениот крст**
Нели бевте на состанок за да немате вакви недоразбирања на темава како дезориентирани? Иначе не се сите админи пијани Боби. Јас сум совршено трезна и тоа што е мој дел во оваа акција ќе е завршен утре т.е. ќе биде средено местото за донирање, на кое ќе може да се донира нон стоп до завршниот рок, кога ваљда сите во еден момент ќе одиме во ЦК. **Ќе имав средено** од неделата, ама ете немаше извештај од вас на време.
http://www.forum.kajgana.com/showthread.php?p=2017998

Исто ќерка ми не лазеше ниту па ден денес лази, за да стигне до некаде се движеше на газето и беше многу умешна во тоа, сега веќе е постојано на нозе па и тоа го има подзаборавено. Претпоставувам дека доколку лазеше, веќе **ќе ја имаше совладано** и техниката на самостојно станување.
**29.12.08** http://roditeliideca.bbgraf.com/forum-f1/topic-t1444-275.htm

Во следниот пример изборот на резултативната форма веројатно е поврзана со употребениот глагол на движење, бидејќи таа во контекстот искажува заокружено одење сосе враќање, што не би било случај со нерезултативна форма:

***forever united*** Мене тоа ми е ацилак. Еднаш во животот мора да одам да гледам натпревар на ОТ и тоа некое дерби со Челзи или Ливерпул.

04-10-08 ***Chombe_United*** Не се скапи картите така да не би било проблем да се оди на Олд Трафорд, нашиот храм. Сега мислам дека единствен проблем е тоа што тешко се добива виза за Англија. Да беше полесно, јас до сега сигурно **ќе имав одено** на "ацилак" http://forum.kajgana.com/ threads/Фан-Клуб-Манчестер-Јунајтед./page-110#post-2546940

**2.2. итеративно резултативно дејство во минато:**

Меѓу педесетте примери со употребени форми со за минато-идно резултативно само два се со ова значење. Како што е познато употребата на формите со **ќе** за искажување повторливи дејства е доста проширена во македонскиот јазик. Меѓутоа, таа употреба е специјализирана за наративен контекст, а нашиот материјал е црпен пред сè од интернет-комуникација каде што нема многу услови за таа употреба.

**11-09-09.** Тема: Незаборавна програма од Македонска продукција? Petar.MK: Ко мал обожавав да гледам Во Светот на Бајките, Бушава Азбука, Македонски Народни Приказни. Најчесто кога ќе одев кај баба ми изутрина и таа зелник **ќе имаше направено** и си јадев зелниче гледајќи ја серијата… Хахахаха убави времиња беа тоа… (http://forum.kajgana.com/archive/index.php/t-20930.html)

Во истражувањата на употребата на формите со **ќе** базирано пред сè на екцерпцијата од уметничка литература, ја сретнавме таа употреба кај Методија Фотев:

Слезе до една горница, го врза коњот и извади од торбата да јаде, кога тргнуваше од дома имаше намера да јаде во дворот на манастирот, таму секогаш јадеше, во сенката под тремот, ќе поминуваа калугерите, ќе му велеа, на здравје Тихоне храната божја, а Тихон ќе одвраќаше, сполај ти оче, повели, касни. Тие **ќе** го **имаа однесено** телето во нивната штала, а откако ќе се најадеше Тихон, ќе дојдеше до чешмата и со чапчето од пресечена топовска граната долго пиеше студена вода, па ќе појдеше кај егуменот да се договорат за кучето. (Неплодна вода)

**3. Формите ќе+сум+имал+н/т придавка**

*zona*: дајте начин како да ги конвертираме овие карти и да ги користиме на iPhone

24 август 2009 *Jane*, Да можело да се конвертира, веќе ќе го имало конвертирано некој на интернет, некој од друг форум од друга земја. Многу часови потрошив на барање, ама ништо не најдов. http://forum.gsm.mk/threads/gps-%D0%BD%D0%B0-iphone.6105/

Наидовме само на еден пример со употреба на таа форма, што е очекувано, со оглед на тоа дека колку е покомплицирана семантиката на

формите толку поретка е нејзината употреба, што јасно се огледува и во целокупната добиена слика. Иако сосема сме свесни за релативноста на добиените бројки, со оглед на начинот на прибирање на материјалот, сепак тие ја отсликуваат општата тенденција.

Системот на формите со **ќе**, кој вклучува шест парадигми, се карактеризира со внатрешна поврзаност меѓу значењата на сите нејзини членови. Секое од спектарот на значењата на секоја темпорално и модално покомплексна грамема има соодветство меѓу значењата на помалку „оптеретена" грамема, но со секое дополнително усложнување на граматичката семантиката доведува до редуцирање на обемот на значењата во семантичката мрежа на фомата. Шематски тоа би можело да се претстави на следниот начин:




Глаголскиот систем на македонскиот јазик се развива во насоката, која ги следи предвидувањата на Б. Конески, што е уште еден доказ за извонредното лингвистичко чувство и мудрост во спроведувањето на кодификацијата во согласност со природните процеси во јазичната стихија.

*Благица Петковска*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ – ЅВОНЛИВИОТ КЕДАР НА МАКЕДОНИЈА (ЕДЕН ПРИСТАП ЗА ЈАЗИЧНО-СТИЛИСТИЧКА АНАЛИЗА НА ЦИКЛУСОТ ПЕСНИ „МЕЃУ ДРВЈАТА“)

Блаже Конески (1921 – 1993) е личност која со дејствувањето и со творештвото ја осветли културната историја на Македонија во XX век.

Респектирајќи ја севкупната традиција на својот народ, тој се вложи како камен-темелник во основите на стандарднојазичната норма на македонскиот современ јазик, како неуморен истражувач лингвист, филолог, учител...

На планот на оригиналниот уметнички израз, тој е редок јазикотворец, раскажувач и бард на македонската современа поезија.

Кон воспоставување на стилистички полиња во поезијата на Блаже Конески по третпат се навраќаме (Петковска Бл., (1996): 219-235); Петковска Бл., (1996): 135-146). По структурирањето на стилистичкте полиња во циклусот „Марко Крале“, нашиот интерес беше насочен, од наведени причини, кон стихозбирката „Сеизмограф“.

Овој пат, кога на човештвото му треба, како никогаш досега, враќање кон непоматените извори на мудроста на Ведскиот период од човечкото општество на Земјата, (Историја на човештвото, раскажана од Анастасија, Мегре Вл., (2009): 84) ние повторно правиме обид преку еден вид на стилистичка анализа да ја разоткриеме длабочината на размислата на Конески за смислата и убавината на нашето опстојување, поврзана со надворешниот свет, со дрвјата.

Циклусот „Меѓу дрвјата“ има дванаесет песни. Сите од нив не го содржат ботаничкиот назив што е во врска со морфологијата на дрвото (коренот, стеблото, гранките, лисјата, цутот, плодот). Оттука, се имаат предвид песните: „Круша“, „Изворот на твојот глас“, „Стара лоза“, „Смртта на синот“, „Сеќавање за Ѓорета“, „Меѓу дрвјата“, „Одмазда“, „Младиот кедар“ (Конески Бл., 1990: 243-254).

Со испитувањето на зборовите во литературноуметничкиот текст, зависно од контекстот даден преку творечкиот чин на авторот, стилистиката овозможува да се има предвид и поетското искуство на авторот и јазичната форма преку која тоа искуство е изразено. На тој начин, на

планот на речникот, можат да се покажат специфични стилски значења во оригиналниот текст, и тие да ги надминуваат значењата што обично се даваат во лексиконите. Станува збор за *стилистички варијанти* во даденото книжевно дело, односно за специфични стилистички значења на зборовите во контекстот.

Кога се има предвид дека *лексичко-семантичкиот систем* е отворен и дека тој постојано се менува и семантички се збогатува со нови значења, јазичностилистичката анализа на едно литературно дело не само што ќе ги открие новите значења на зборовите, туку ќе послужи како екзактно упориште во потрагата на суштината на литературноуметничкиот текст.

Пјер Гиро на литературното дело гледа како на автономен свет на зборовите, и смета дека јазикот на авторот, како непознат јазик, треба да се декодира. Тој во науката го вовел терминот *стилистичко поле* и понудил едноставен метод за тоа како да се допре до значењето на зборот „преку збирот на неговата употреба и истовремено преку односите и опозициите во кои тој влегува" (Melvinger J., (1966): 34).

Гиро смета дека еден голем креативен автор има *клучни зборови* што претставуваат јадро, мрежа на неговите метафори, симболи, слики. Тие ја чинат „арматурата на говорот", претставуваат јазли на литературното значење на делото и придонесуваат за реципрочна врска помеѓу секој одделен збор во текстот и текстот како целина. По овие зборови трага и литературната критика.

Клучот за толкување на едно дело може да се има в раце доколку го оформиме комплементарното стилистичко поле на некој збор, кој на определен начин е потенциран во делото. Има и обратна постапка – откако ќе го разбереме делото во целината, тогаш стануваме свесни за *стилистичката аура* на тие зборови, на нивните *стилистички полиња*.

Стилистичките полиња на клучните зборови во делото, според Гиро, се аналогни на гравитациониот систем. Во поетската космогонија, исто така, сè е во непосредна корелација, има условеност на едно поле од друго, и секое „ги црпе значењата од динамичноста на целото дело" (Melvinger J., (1966): 34).

Како *индикатори* за структурирање на стилистичкото поле служат: *атрибутите, метафорите, симболите, предикативните синтагми*. За да се добие заокружено значење на стилистичкото поле е потребно да се земаат предвид и стилистичките опозиции, односно зборовите кои имаат спротивни стилистички вредности.

На проучувачите на поезијата на Блаже Конески им е познато неговото произнесување дека поезијата е „поинаков вид на моделирање на светот" (Конески Бл., (1990): 263), и дека при определувањето на нејзината функција тој ја нагласува моќта на актуализацијата на зборот. Конески го надминува лингвистичкото значење на терминот актуализација, и преку „вонречева активност", (Конески Бл., (1990): 264), на планот

на мотивот и тематиката во уметноста, остава простор тие да не се исцрпуваат. Оттука ќе истакне: „И така, ако поезијата останува пред науката по својата познавателна моќ, таа има своја област, во која науката не може да стапи суверено, бидејќи во неа владее силата на актуализација. Сè дури е човек жив на земјава, тој има потреба да се напојува од таа сила, зашто таа му носи возбуда, изненада, задоволство и му го разубавува животот. Можеби е тоа поскромна манифестација на духот отколку научното познание, но таа манифестација е толку трајна и неизбежна“ (Конески Бл., (1990): 266). Во *откривањето* на песната за него метафорите во стиховите „не се само обичен јазичен украс, ами едно од основните средства на нашето познание“ (Конески Бл., (1990): 397).

Емотивните и сознајните доживувања на Конески се длабоко поврзани со стварноста што го опкружува кога станува збор за пејзажот, флората и фауната. „Во поезијата на Блаже Конески се регистрирани околу 140 ботанички називи, коишто можеме да ги распределиме тематски во неколку групи“ (Киш М., (1999): 221). Називите за фитонимите од циклусот песни „Меѓу дрвјата“ ги предаваме според дадената класификација на М. Киш, и тие се однесуваат на групите: (1) *Називи поврзани со морфологијата на дрвото или со простор со дрво или трева* (врба, гранки, гранчиња, дрво, дрвја, корење / корења, круша, лисја, лоза; (2) *Називи на шумски и украсни дрвја и грмушки*: кедар; (3) *Називи на овошни дрвја*: јаболкница, круша.

Проучувачите на поетското дело на Блаже Конески пројавуваат интерес за присуството на флората од македонските простори во неговите стихови. Се прави и споредба со други светски автори (Христовска В., (1999): 329-337), од каде може да се види дека и за Роберт Фрост и за Блаже Конески „овошните дрвја се претставуваат како жени и искажуваат мајчински чувства“. Во „Сеќавање за Ѓорета“ од Конески, „јаболкницата е во знак на траурна жалост поради смртта на Ѓорета. Се обидува да се воздржи од цветање, т.е. „да додржи, да не цути од жал за него“ (Христовска В., (1999):330).

Ние овде сметаме, врз основа на она што го нуди анализата, дека на Конески не му се туѓи сфаќањата за живата природа и за божественото битие од времето на древната култура на човековото живеење (ведизмот и паганството), зашто мотивите и темите му служат, како што горе наведовме, и за поинаку да се моделира светот што тој го осознал. Оттука, сè повеќе ни се наметнува чувството опишано за „Вишничката“ дека „растенијата со кој еден конкретен човек влегува во контакт, формираат за него Простор на вистинската Љубов – Љубов без која животот на Земјата е невозможен“ (Мегр Вл., (2008): 33).

Со помош на методот за воспоставување на стилистичко поле според П. Гиро, во песната „Сеќавање за Ѓорета“ зборот *јаболкница* може во стилистичка низа да се подведе само со едначење со зборот *жал* (јаболкницата = жал) што произлегува од контекстот:

*Јаболкницата* во пустиот му двор
си шепоти:
„Уште два-три дена прекусила да додржам
да не цутам
од *жал за него*.
После ќе ме наваса пролетта."

Зборот ***јаболкница*** овде го попримил значењето на *жал за загуба.*

Компаративниот трудот на Христовска ја опфаќа флората застапена во циклусот песни „Меѓу дрвјата" од Конески. Таа овде ќе ни послужи и за добивање увид и во други песни како егзактните лингвостилистички резултати на методот на Гиро се во комплементарен однос со сознанијата до кои дошле литературните проучувачи.

Христовска говори како Конески го опишува младиот кедар (го споредува со физички силно момче, кое е самоуверено и свесно за својата сила и убавина, и е отпорно на сè). Заради отпорноста на кедарот, Христовска заклучува дека тој „станува чудесна мартирија", т.е. волшебен сведок на нештата, со и без новозаветните импликации" (Христовска В., (1999): 335).

Нашето стилистичко поле и констатација од и за песната се следните:

Во песната „Младиот кедар" во насловот се содржи клучниот збор. *Кедар* има богата стилистичка аура, што произлегува од контекстот:

Младиот кедар *е веќе цврст во 'рбетот,*
*со раст на момче*
запрено на ледина, на дождот,
под зелена сакма преку рамо.

Младиот кедар *е како младо ѕвере веќе*
*што се оптега исправено по дрво или по стена*
*да остри нокти*

Младиот кедар ја изложил својата снага
Што никогаш не се сломила
А се издига нагоре
Како *свердел спрема високоно небо*.

Младиот кедар *е свесен за себеси*
*По сила и личотија*.
Сè што може да му сторат
се претвора во *чудесна мартирија*.

дури и да го запалат,
*ѿој ќе* знае да гори како *факел*
*сӣроӣи небоӣо шӣо ӣо ӣоело.*

Младиот кедар *чувсӣвува*
*дека најважноӣо и најсудбоносноӣо во живоӣоӣ*
*е*
*да никнеш.*

Стилистичкото поле на ***кедар*** е: *младиоӣ кедар = цврсӣ во 'рбеӣоӣ = момче = младо ѕвере =свртел сӣрема високоно небо = свесен за себеси ӣо сила и личоӣија = чудесна марӣирија = факел / сӣроӣи небоӣо шӣо ӣо ӣоело = чувсӣвува / дека најважноӣо и најсудбоносноӣо во живоӣоӣ / е / да никнеш.*

Зборот *марӣирија* (< л. martyrium) значи маченииштво, страдање и смрт на оној што невино страда (за својата вера) (Вујаклија М., (1975): 546). Сметаме дека тој во песната, од страна на В. Христовска, е несоодветно и недоволно толкуван (в. во контекстот). Исто така, со *акӣуализација* Конески го шири значењето на зборот *кедар*. За него тој не е само жив организам, и „маченик“, кој по смртта (сечењето на дрвото) може да прави чудеса на духовно и физичко оздравување како и маченикот. „И науката го потврдува тоа. Палас вели дека кедровото масло ја враќа младоста“(Мегре Вл., (2008): 163) и дека амулет од кедар, парче од кедар со намена, го враќа и одржува здравјето. Кедарот може „да им ја даде на луѓето можноста да си ги вратат изгубените способности, да ја користат мудроста што се наоѓа во нематеријалниот свет. Таа мудрост постоела на почетокот, но поради своите гревови, човекот ја загубил врската со неа.

-Мојот дедо и мојот прадедо ти раскажувале за ѕвонливиот кедар, за неговите лековити својства. Но тие не ти објасниле дека неговиот ритам и неговото пулсирање се синхронизирани со оние на Големиот Интелект. Ако човекот со сличен ритам се допре со рацете до топлото стебло на ѕвонливиот кедар и ако помине преку него со дланките како да го милува, вибрациите му се засилуваат и тој ја добива можноста да комуницира со бескрајната мудрост. Тој ќе може да дознае многу работи во врска со своите мисли во моментот на допирот со кедарот и за иднината“ (Мегре Вл., (2008): 177).

Кедарот во песната на Конески е суштество, тоа чувствува, има самосвест, знае кој е најголемиот чин - раѓањето на Земјата. Дури и при спалувањето „тој ќе *знае* да гори како факел / спроти небото што го поело“.

Стилистичката парадигма нè одведе понатаму во откривањето на значењето на зборот. Оттука, поимот за ***кедар***, поради неговата чувствителност, свесност и самосвест (*а свесен за себеси*), има придобиено проширено, ново значење - *врска со ӣолемиоӣ инӣелекӣ, со Оӣецоӣ.*

Стилистичкото поле на *дрвото* во песната „Одмазда" ќе произлезе од контекстите:

Иде време кога *дрвото* му се одмаздува на човека

*Тоа* не може да те начека,
*тоа не може да ти се испречи на патот како насилник*, -
*тоа со своите вечерни сенки* само може да влезе во твојот сон,
и така влегува во сонот - како *распнат чов*ек,

и со студенило пушта *тоа* корење во твоите жили,
и страшна е во сонот играта на тие сенки, во крвта таа студ.
*Тоа урочува,*
*тоа фрла клетва* -
чувај се, насилниче, од силата на *врзан човек*!

Во „Одмазда" стилистичката аура на ***дрвото*** е: *дрво = тоа =(не) насилник = вечерни сенки = распнат човек = урочува = фрла клетви = врзан човек.*

Христовска се осврнува и на песната „Одмазда", укажувајќи, со право, на нанесените неправди на дрвјата од страна на луѓето, посочувајќи притоа и на повеќеслојноста на песната, што „може да се толкува и како еколошка песна" (Христовска В., (1999): 335), заради отсуството на еколошка свест.Оттука потекнува и одмаздата на дрвото за која опоменува Конески. По отсуството на свест и грижа за дрвото, што е наш пријател, (*тоа не може да ти се испречи на патот како насилник*) ќе дојде време за прогон: *и така влегува во сонот – како распнат човек*, но и доаѓање на неговата одмазда како стихија (*со сила на врзан човек*).

***Дрвото*** во стилистичката низа добива значење на *одмазда*.

„Меѓу дрвјата", е наслов на циклусот, но и на одделна песна. Во неа *лирскиот субјект (2 л. едн.)* се доведува во стилистичка парадигма со *корења, дрвја*:

Си запрел како вкопан и вкочанет,
како *корења* да си пуштил надолу вземи
да растат
барајќи влага.

и најарно од сè е да не чекориш,
да не го нарушиш *сојузот со дрвјата.*

*Ти = корења = сојуз со дрвјата.*

Виолета Христовска пронаоѓа сличност во идеите и пораките на оваа песна со тие на „Одмазда". „Во неа (песната „Меѓу дрвјата", н.заб.) се и симболи и елементи на природата, а човекот е натрапник во нивниот 'сојуз'" (Христовска В., (1999): 335). Во заедничката егзистенција ќе биде најдобро да не се дејствува против природата – *да не го нарушиш сојузот со дрвјата.*

Прошireното значење на зборот ***дрво*** *е сојуз со човекот.*

Во песната „Круша" ќе структурираме стилистичко поле на клучниот збор, именката *круша*, кое ќе го анализираме преку контекстите:

Гледај - презрева *крушата*,
види - презрева *крушата*,
и уште малку, таа ќе гние,
ќе гние како *душата*.

и еве *жолто стрниште и плодови расфрлани*
и *мрави во просторот на душата.*

Стилистичкото поле на зборот ***круша*** е прикажано како: *презрева крушата = гние како душата = жолто стрниште и плодови расфрлани = мрави во просторот на душата.*

Крушата (дрвото и / или плодот) во песната го симболизираат човековото битисување, минато низ сите животни фази - па до претчувството за доаѓањето на смртта. ***Крушата*** (презреана) добива значење на *навестена смрт, преку природно стареење.*

Во „Изворот на твојот глас" клучни зборови се ***извор, сè*** и ***призрак***, што ќе ги разгледаме во контекстите:

***извор***: Изворот на твојот глас е најважен од *сè*.

*Секнат е* за мене изворот на твојот глас.

*Изворот на твојот глас = сè = секнат е.*

**сè** (сето тоа):
*и сето тоа е само призрак на мојата мисла,*
*е сето тоа, -*
*така суво, така црно, така јадно.*

***Сè*** (сето тоа) = *призрак на мојата мисла = така суво, така црно, така јадно.*

***призрак***: и сето тоа е само *призрак на мојата мисла,*
*како стлет на безлисни гранчиња, од врба, зиме*
*стрема сиво небо.*

*Призрак на мојата мисла = сплет на безлисни гранчиња, од врба, зиме спрема небо.*

Фитонимите (безлисни) *гранчиња*, (од) *врба* во поетската слика на зимското сиво небо најсуптилно ја покажуваат бедотијата на постоењето со згаснат извор – без љубов, без присуство на саканата, без радост.

***Безлисните гранчиња од врба*** имаат значење на *бесмислено постоење, живеење без љубов и радост.*

Во песната „Стара лоза" клучни зборови се: *претчувство, вкус, наслада, ти, стара лоза*, и се разгледани во следните контексти:

Тоа беше *претчувство* на некој вкус
опор а освежителен,
*како корење да си пуштил на јавор*
*до влагата земи.*

***Претчувство*** = *вкус = корење да си пуштил на јавор / до влагата земи.*

Стилистичкото поле на именката *вкус* ќе произлезе од контекстите:

Тоа беше претчувство на *некој вкус*
*опор а освежителен*

Тоа беше *непознат вкус*
*а сепак зачуван в спомен,*
не по јазик и непца,
повеќе в соне.

Можеби ти си *вкусот на никогаш непиеното вино*
*од стара лоза*!

***Вкус*** = *некој вкус опор а освежителен = непознат вкус а сепак зачуван в спомен = вкус на никогаш непиеното вино од стара лоза.*

Стилистичкото поле на *наслада* е:

***наслада*** = *за една смртна жедност = крајна одмора,* и тоа произлегува од контекстот:

И како да те наречам јас,
лишен од тебе,
***насладо*** *за една смртна жедост,*
*крајна одморо*!

Клучниот збор *ти* е содржан во контекстот:

Можеби *ти* си вкусот на *никогаш непиеното вино*
*од стара лоза*!

***Ти*** *= вкусот на никогаш непиеното вино / од стара лоза.*

Во песната „Стара лоза" поетот говори за *претчувство* кое длабоко ја вознемирува потсвеста, кое е налик на вкоренување на јавор во земјата. Таа силна вознемиреност буди некој непознат *вкус*, но не физички, не е сетилен, а прогонува со биполарноста (*остар* а *освежителен; непознат* а *зачуван вкус*), зашто поетот бил лишен од *наслада*: насладо за една смртна жедност, / крајна одморо! Тој, соочувајќи се со вистината дека битисувањето, живеењето е вредно само ако е исполнето со љубов, ќе насети (но и во себе треба да признае) дека живее живот без вкус заради *отсуството на љубовта* (Можеби ***ти*** *си вкусот / на никогаш непиеното вино / од стара лоза*!).

Синтагмата ***старата лоза*** придобива значење на *животна енергија, исконска љубов што го исполнува животот со радост*: ***стара лоза*** *= непиено вино = ти (љубов).*

Во „Смртта на синот" зборот *гранки* се врзува со клучниот збор *жици* во стилистичката парадигма: *невидливи жици = по сите гранки, како пајажина.*

Контекстот во кој е сместен клучниот збор е следниот:

Сè довде се распнати, по сите гранки, како пајажина
невидливи *жици*
да зајачат со плач.

Стаписаноста пред смртта, згаснувањето на младиот живот, болката за загубата за мајката и преплашеноста и тагата за загубата на млад човек во соседството, во поетската слика се надвиснат плач, а *гранките се инструмент на кој невидливите натегнати жици се пред вибрирање што ќе излее болка*. Проширеното значење на зборот ***гранки*** овде *е инструмент за свирење*.

Во циклусот „Меѓу дрвјата", во насловите и во текстот на некои песни, беа содржани повеќе називи на фитоними.

Поетот Конески, со моќта на креативниот израз, како што тоа и теоретски го истакнал, во лирската нарација, во веригата на мислите, ги шири значењата на зборовите, овозможувајќи им тие да функционираат со *подлабокиот слој* на своите значења, кои најубаво се согледуваат во контекстот. Тоа го осознаваме и ние преку анализата, користејќи го методот на Пјер Гиро за воспоставување стилистички полиња на зборовите и овде, во циклусот песни „Меѓу дрвјата".

Конески во „Еден опит“ за *Традицијата и иновациите* кажува: „Јас вршев иновација, ги вклопував старите пораки во современ израз и ги варирав по начин што му одговара на интересот на современиот човек. Меѓутоа, јас за сето време бев уверен дека по длабочината на сфаќањето на проблемите, по филозофската смисла, по ништо не ги надминувам своите претходници кои на истите мотиви им дале израз соодветен на својата епоха. Сакам да кажам само толку дека тие биле свесни за подлабокиот слој на својата уметничка порака и за проблемите на човековата егзистенција, од кои таа поникнува, колку што сме свесни и ние, современите поети. Во тоа се изразува моето големо уважение спрема нив. Во процесот на иновацијата една погодност произлегува за поетот што по ваков начин може да ги чувствува традиционалните мотиви. Бидејќи се тие веќе присутни во свеста на колективот, авторот преку нив стапува полесно во врска со својот аудиториум, наоѓа спонтан одглас во него, а едновремено на самиот колектив му дава можност да одмери во колкав обем и со каков успех е извршена иновацијата“ (Конески Бл., (1990)1: 254-255).

Блаже Конески, „бележаниот меѓу сите“, е како ѕвонливиот кедар – многу ретко се среќава, и како него има лековити својства преку стихот да делува на душата. Тој знаел за силата на зборовите, со нив пресоздавал слики, па зборот го шири своето значење за нас, зашто душата и зборовите на Блаже Конески не ја прекинале својата меѓусебна врска. „Кога Душата и зборовите ја прекинуваат својата меѓусебна врска, кога Душата и лицето се свенати, тогаш зборовите се празни како хаотичен шум и не можат ништо да претскажуваат“ (Мегре Вл., (2008): 63).

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Вујаклија М., (1975) *Лексикон страних речи и израза*, Београд.

Конески Бл., (1990) *Песни*, јубилејно издание, „Култура“, Скопје.

Конески Бл., (1990)1 *Ликови и теми*, Скопје.

Мегре Вл., (2008) *Ѕвонливите кедри на Русија*, втора книга, „Мартина“, Скопје.

Мегре Вл., (2009) *Ѕвонливите кедри на Русија*, „Родовата книга“, шеста книга, „Мартина“, Скопје.

Melvinger J., (1966) *Teorije lingvističkih polja u semantici. Metod stilističkih polja Pierrea Guirauda*, „Прилози проучавању језика“ 2, Нови Сад.

Киш М., (1999) *Застапеноста на ботаничката лексика во поезијата на Блаже Конески*, зборник: „Придонесот на Блаже Конески за македонската култура“, Посебно издание, Меѓународен научен собир, 17 и 18 декември 1998 година, Скопје, стр.: 219-223.

Петковска Бл., (1996) *Воспоставување на стилистички полиња во циклусот песни „Марко Крале" од Блаже Конески*, Зборник од реферати од Научниот собир: „Македонскиот јазик во век", одржан во Скопје на 16 и 17 декември 1993, Скопје, стр.: 219-235.

Петковска Бл., (1996) *Еден пристап за стилистичка анализа на „Сеизмограф" од Блаже Конески*, „Литературен збор", год.XLII , бр. 1-2, бр. 5-6, Скопје, стр.: 47-54.

Христовска В., (1999) *Флората во поезијата на Роберт Фрост и Блаже Конески*, зборник: „Придонесот на Блаже Конески за македонската култура", Посебно издание, Меѓународен научен собир, 17 и 18 декември 1998 година, Скопје, стр.: 329-337.

Blagica Petkovska

*(Summary)*

Blaze Koneski is "the marked one" as a unique creator both in science and Macedonian language, both as a narrator and a poet. He is a magnificent and beautiful resonating cedar whose ray from Macedonia shines towards the Universe with glory for the greatness of the man of God from Nebregovo, but also a ray sent back from *above* towards us to encourage us not to ignore the Light and Harmony which is given to us.

The establishment of the stylistic fields of the words with which the trees in the poems are named is a method with which the latent meaning of the pre-created images for them are revealed, since Blaze Koneski lived on Earth with pure thoughts, love, radiance, he had high cosmic consciousness, and his soul and the power of his words have not interrupted their relation.

**Key words:** *lexical-semantic system, stylistic variant, stylistic field, indicators.*

*Веселинка Лаброска*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА АКЦЕНТОТ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК И ОДНОСОТ МЕЃУ ДЕСКРИПЦИЈАТА И ИМПЛЕМЕНТАЦИЈАТА НА ПРАВОГОВОРОТ

Моето излагање ќе го почнам со една реченица на проф. Конески од неговата граматика: „Кога се пристапува кон разгледувањето на акцентот и во ваков план, тогаш треба да се има на ум овој многу важен момент: дека е третосложниот акцент еден од најглавните белези што го одликуваат нашиот литературен јазик меѓу другите јужнословенски литературни јазици. Тој е оној жив дах што му дава на нашето зборување посебно звучење.“ (Конески 1981: 139-140). Професорот Конески со сето свое лингвистичко знаење, но и со извонредно познавање на дијалектната ситуација и на литературните дела и авторски и народни, можел онака мајсторски да ја пропише нормата на македонскиот јазик оставајќи секогаш простор нормата да биде флексибилна таму каде што со својата интуиција чувствувал дека е тоа потребно за да ја прифатат поширок круг говорители.

Да почнеме со ред. Акцентот во македонскиот јазик кај сите третосложни и повеќесложни зборови паѓа на третиот слог од крајот на зборот т.е. имаме стабилизирана пропароксутонеза што, како што истакнува проф. Тополињска, „претставува уникатен случај меѓу познатите и опишани јазици на светот“ (Тополињска 1999: 123). Вистина е дека во оваа пропароксутонеза не се вклопуваат голем број едносложни и двосложни зборови, гледајќи го само речничкиот состав на македонскиот јазик. Но, ако како основа се земе текст, каде што на сцена настапува членот и други наставки кои автоматски ја зголемуваат бројноста на слоговите, тогаш навистина правилото за пропароксутонеза нема многу исклучоци во правоговорот. Или барем не би требало да има. Но како е во реалноста? Со што се соочуваме денес во зборувањето на оние што треба да го практикуваат стандардот и што треба со својот начин на зборување да им бидат пример на слушателите, а тоа се сите водители, новинари и учесници во електронските медиуми (радиото и телевизијата) како и јавните личности чии професии неминовно бараат настапи пред широката слушателска публика? За жал она што го констатирал Конески во својата

Граматика во поглед на акцентирањето на одделните зборови каде што се јавува тенденција за акцентирање понапред од третиот слог од крајот на зборот, сега зеде уште поголем замав. Конески го наведува примерот: *Не беше таква раб'отата: р'аботата на нашата организација.*; и понатаму, наведувајќи уште многу вакви отстапки од третосложното акцентирање од типот на *„Пр'ашањето на к'ултурно-пр'осветната работа, ист'оријата на п'артијата, н'адворешната и н'атрешната политика, н'ауката, пр'ичината, с'еминарите“* итн. Конески ја бара причината за ваквата појава. Тој, констатирајќи дека грешењето во акцентот не го регистрирал само кај говорители од другите наречја, туку пред сè кај говорители од западното наречје, смета дека со овој начин на акцентирање се сака да му се даде на зборот поинакво значење, т.е. за вишите сфери на животот нашиот интелектуалец употребува друг начин на акцентирање, наметнат отстрана (Конески 1981: 154). Овој став е искажан и во првата верзија на Граматиката на Конески, во 1952 година (Конески 1952: 135), значи пред 60 години, а не е изменет во последната верзија што значи проф. Конески не сметал дека ситуацијата се изменила (Конески 1981: 153, 154). До каде се стигнало со имплементацијата на нашата правоговорна норма за овие шеесет и пет години, од кои последните дваесет се години на самостојност во кои меѓу другото една од приоритетните задачи требаше да биде и експанзијата и култивацијата на нормата, која, за првпат ослободена од влијанијата на други службени јазици (за разлика од времето во СФРЈ), можеше максимално да се прошири и зацврсти на целата територија на македонското јазично подрачје. Дали се виновни само медиумите или можеби целиот образовен систем во кој на младите генерации, кои го немаат она влијание од страна за кое зборува Конески, требаше посистематски да им се укажува на значењето на правоговорната норма како на составен дел од усвојувањето на стандардот. Ќе наведам само мал дел примери со отстапка од третосложното акцентирање што јас ги забележав во медиумите: *опоз'ицијˌата, 'општинˌата, осцил'ацијˌата, п'азарнˌата (вр'едност), п'артијˌата, под'атоцˌите, подобр'увањˌето, п'ожарˌите, поз'ицијˌата, показ'ателˌите, поттиш'увањˌето, пред'анијˌата, претприј'атиˌето, приближ'увањˌето, приф'аќањˌето, рев'изиˌите, регистр'ацијˌата, регул'аторнˌите (орг'ани), реконстр'укцијˌата, р'уралнˌата (ср'едина), сист'емичнˌите (препар'ати), ситу'ацијˌата, сл'едењˌето, сметков'одственˌата (вр'едност), Собр'аниˌето, созн'анијˌата, с'остојбˌата, сп'оредбˌата, страт'егијˌата, суг'естиˌите, транз'ицискˌото (вр'еме), трет'ирањˌето, усоглас'увањˌето, 'управнˌиот ('одбор), ф'изичкˌите (л'ица), фин'ансискˌиот (капит'ал), фин'ансискˌите (изв'ештаи), ф'ондовˌите, чл'еновˌите.* Дали сè уште во свеста на нашите зборувачи постои потребата да го различат на некој начин акцентирањето на секојдневната реч од она што е официјално притоа

сметајќи дека западномакедонскиот начин на акцентирање што го пропишале нашите кодификтори не е доволно добар за употреба во вишите сфери на изразување? Ако е навистина така, тогаш ситуацијата би требало да биде алармантна, но јас искрено се надевам дека објаснувањето е од покомплексна природа, што секако не ја намалува тежината на проблемот и потребата да се најде решение за него. Прво, што треба да се земе предвид е дека акцентскиот систем во целото југоисточно наречје е различен од оној во западното кој е земен за основа на стандардот. Во југоисточното наречје што е детално обработено од проф. Видоески (Видоески 1970) имаме слободен и/или парадигматски акцент. Се разбира дека на тие говорители што потекнуваат од оваа територија не им е многу едноставно да го усвојат правоговорот базиран на западномакедонското наречје. Како што се забележува од примерите што ги наведов погоре, сите тие се членувани именки во кои акцентот всушност не го променил своето место со добивањето на членската морфема, т е. со продолжувањето на зборoформата што е една од суштинските одлики на фонетски стабилизираните акцентски типови. Наместо тоа, во сите примери имаме парадигматски акцент, зачувување на акцентот на истиот слог во парадигмата на еден збор (со евентуална појава на секундарен акцент на претпоследниот слог) акцентски тип што навистина постои во југоисточното македонско наречје, но што не е одлика на стандардот. Колку ваквата ситуација е резултат на влијанието на дијалектната база кај говорителите, а колку резултат на нешто друго, на манир на изразување на јавните личности, пред сѐ политичарите, но и на младите водители на радиото и телевизијата, кај кои ваквото изразување е дел од скопскиот жаргон. Велам жаргон, а не скопски говор, зашто всушност скопскиот говор, оној на којшто зборуваат старите скопјани, според своите прозодиски особености е западномакедонски говор со пропарокситонеза. Но, дали ние научниците треба да го усвоиме правоговорот и да се трудиме да го негуваме во секоја пригода? Точно, така би требало да биде, но како е во реалноста? Верувајте колеги, ако сега барем накратко влеземе во секциите на колегите нелингвисти ќе слушнеме дузина отстапки од третосложното акцентирање, во смисла на акцентирање понапред од третиот слог од крајот на зборот (парокситонезата тука не ја земам предвид, затоа што таа е вообичаена за заемките, но и за дел од македонската лексика). Јас во една своја статија кажувам дека при ваква широка тенденција на грешење, можеби се работи за некоја внатрешна тенденција на развојот на македонската прозодија зашто во истражувањата на македонската фразова интонација на Николаева, но и на Савицка и Спасов се покажало дека претпоследниот слог се изговара со иста должина како и првиот слог, па дури некогаш е и подолг од него. (Лаброска 2009: 99).

Во која мера треба лингвистите да го насочуваат и диктираат развојот на стандардот и во која мера треба да се допушти јазичните

промени што неминовно се појавуваат во развојот на секој јазичен систем да станат толку раширени за да се премине на реконструкција на нормата? Во поглед на акцентските целости треба да се премине на измени на правилата на она што значи правоговор зашто и самот Конески оставил слобода на избор во повеќе позиции, кои практиката потврди дека навистина не се изговараат. Но во поглед на поместувањето на акцентот понапред од антепенултима посебно во членуваните форми на зборовите, мој став е дека не треба да се дозволи промена на нормата, туку треба да се преземат посистемски мерки за усвојување на третосложното акцентирање. Во една нова академска граматика за чијашто потреба се дискутираше на научниот собир во МАНУ што се одржа во мај 2011 година, која, во секој случај не смее да биде нефлексибилна, ќе мора голем простор да се одвои за правоговорот кој ќе биде детално опишан, без голем расчекор со реалната ситуација, но со водење сметка за посебноста на македонскиот јазик и неговите суштински обележја. И на крајот ќе завршам повторно со цитат од Блаже Конески. Еве што вели тој: „Нашиот акцентен систем е...една од најбитните карактеристики на македонскиот литературен јазик; ние не можеме да бидеме рамнодушни кога се расипува тоа што е во него од суштествена важност. Должност е на нашите интелектуалци да обрнат многу поголемо внимание на начинот по кој акцентираат, толку повеќе што овдека се работи, вистина за потсвесно, но не помалку штетно, деградирање на еден наш јазичен белег до степенот на нешто што е пригодено да служи само во нижите умствени региони. Правилно да го усвоиме акцентот на нашиот литературен јазик, значи да се ослободиме од еден вид самоунижување“ (Конески: 1981: 155). Колку и да звучи ова емотивно, потпирајќи се на огромното знаење на Конески и на лингвистиката, но и на сопствениот јазик кој тој така мајсторски го опишал во Граматиката и во другите негови лингвистички дела, треба да го послушаме советот на нашиот велик професор. Треба да се потрудиме да го зачуваме нашиот акцентски систем заедно со сите други специфики кои нашиот јазик го прават единствена јазична структура оставена во аманет од предците, но која ние треба да им ја оставиме на потомците, а притоа да не ја обезличиме и разнебитиме.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Видоески 1970, Видоески Божидар, „Акцентските системи во македонските дијалекти“, *ЛЗб*, XVII, 1970,бр.3, 1-11.

Видоески, Савицка, Тополињска 1999: Видоески Божидар, Савицка Ирена, Тополињска Зузана, *Полски - македонски; Граматичка конфронтација 2, Прозодија,* Скопје.

Илиевски 1988: Илиевски Петар, „Учество на грчко-романската јазична средина во формирањето на македонскиот третосложен акцент“, *Балканолошки студии,* Скопје 1988.

Конески 1981: Конески Блаже, *Граматика на македонскиот литературен јазик,* „Култура, Македонска книга и др.“, Скопје.

Лаброска 2009: „Отстапки од третосложното акцентирање во македонскиот јазик (нови тенденции во говорната практика на македонските електронски медиуми)“, *Зборник во чест на осумдесетгодишнината на проф. Кирил Конески*, Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, 97-102.

Николаева 1977: Николаева Т.М., *Фразовая интонацця славянских языков,* Издательство „Наука“, Москва.

Савицка, Спасов 1997: Савицка Ирена, Спасов Људмил, *Фонологија на современиот македонски стандарден јазик,* „Детска Радост“, Скопје.

Тополињска 1960/61: Тополињска Зузана, „За словенскиот слободен и неподвижен акцент“, *Македонски јазик,* XI -XII, br.1&2, ИМЈ, Скопје, 73–79.

Тополињска 1995: Тополињска Зузана, *Македонските дијалекти во Егејска Македонија, Синтакса I,* МАНУ, Скопје.

Garde P. 1968: Garde Paul, „Note sur l’énclise et sur la proclise en macédonien“, *Зборник за филологију и лингвистику,* XI, Нови Сад, 31-37.

Sawicka 1997: Sawicka Irena, *The Balkan Sprachbund in the Light of Phonetic Features,* „Energeia“, Toruń.

Sawicka 2001: Sawicka Irena, *An Outline of the Phonetic Typology of the Slavic Languages,* „Wydawnictwo Universytetu Mikołaja Kopernika“, Toruń.

Veselinka Labroska

*(Summary)*

In his Grammar, which had been supplemented and upgraded several times, professor Blazhe Koneski gives a precise description of the accent of the Macedonian language describing the characteristics of the western-macedonian accentual system with all its specific qualities which make Macedonian language different from the other Southern Slavonic languages. At the same time, with a structuralistic approach and an amazing linguistic intuition and knowledge of a native speaker of a speech which belongs to the group of the western dialects, Koneski gives directions for the use of the Macedonian accent in the official communication. But beside that, Koneski, as an exceptional speaker of the other Macedonian dialects too, having a sense for the differences in the pronunciation, had noticed the differences in the use of the accent in the public communication which appeared even then (30 years ago). And how much is the described accentual system in Koneski's Grammar implemented in today's official Macedonian communication and how could Prof. Koneski predict the deviation from the rules is a subject of discussion of this paper.

*Елена Петроска*

# ЗА ЕВИДЕНЦИЈАЛНОСТА ВО *ГРАМАТИКАТА* НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Предмет на проучување е категоријата евиденцијалност во *Граматиката на на македонскиот литературен јазик* на Блаже Конески. Целта е да се нагласи важноста на *Граматиката* за сите понатамошни проучувања на македонскиот јазик и одличниот јазичен усет на Конески, што се гледа од одлично претставените значења на соодветните глаголски форми поврзани со категоријата евиденцијалност. Описот на формите во целост соодветствува на современиот лингвистички опис на македонскиот јазик и е во согласност со современите теории за евиденцијалноста. Иако Конески не употребува определени „современи“ лингвистички термини, како на пр. евиденцијалност, од неговата прецизна јазична дескрипција на македонскиот јазик, многу јасно може да се утврди семантиката на определените форми. Граматиката на Конески ја има прецизната содржина, а потребна е само прецизната современа лингвистичка форма за да се претвори Граматиката во современа лингвистичка анализа на евиденцијалните форми во македонскиот јазик.

## 1. Евиденцијалноста и евиденцијалните значења

Евиденцијалноста, изразена со помош на граматичките средства во македонскиот јазик, е прагматичко-семантичка категорија и како таква треба да се разгледува. Формите за минатите неопределени времиња се граматикализирани показатели на евиденцијалноста, т.е. на неконфирмативноста.

Она што се смета за евиденцијалност, т.е. за видови евиденцијални значења во македонскиот јазик се конфирмативноста и неконфирмативноста (Friedman 2004a: 104, сп. Петроска 2008, 2012). Овие две основни значења имаат и свои подзначења: засведочена и незасведочена конфирмативност и прекажана и инференцијална неконфирмативност со дубитативни и адмиративни подзначења. Аористот и имперфектот имаат конформативно значење, а *сум+л*-формата (минатите неопределени времиња) имаат неконфирмативно значење. Прекажаноста е еден тип на не-

конфирмативно значење (непотврдено) и има заедничка особина со дубитативноста и адмиративноста. Прекажаноста, која често се толкува како информација „чуена од друг“ е многу блиска со констатацијата заснована на инференција (заклучок заснован на некаков доказ, или логичен заклучок). Формите за минато неопределено време се карактеризираат со неконфирмативност (непотврденост). Конфирмативноста (потврденоста) е карактеристика само на аористот и на имперфектот во македонскиот јазик. Евиденцијалноста е семантичка категорија што може да укажува на ставот на говорителот кон настанот што го кажува. Според Aronson (1977), евиденцијалноста е граматичка категорија што припаѓа на категоријата статус, која го покажува односот на зборувачот кон настанот што го кажува (сп. Friedman 1998). Односот на говорителот кон информацијата –е основното контекстуално варијантно значење на определените глаголски форми во македонскиот јазик. Тие не се исклучиво форми за евиденцијалност, туку се и форми, честопати, контекстуално способни да изразуваат евиденцијалност. Оваа семантичка категорија Lunt (1952) ја нарекува дистанца. Категоријата дистанца, иако во дел од својата функционална зона се служи со исти средства како и минатото неопределено време, сепак располага и со свои посебни средства на изразот (сп. Тополињска 2009).

## 2. Евиденцијалните значења во *Граматиката*

Оваа статија се фокусира на делот во Граматиката порзан со толкувањата на формите за минатото неопределено време, а тоа значи за неконфирмативните евиденцијални значења во македонскиот јазик: прекажаноста, инференцијалноста, дубитативноста и адмиративноста. Категоријата евиденцијаност или неконфирмативност или дистанца не е посебно изделена, ниту одделните евиденцијални значења. Конески ги наведува значењата и детално ги објаснува преку описот на временските форми. Таа своја стратегија, дескрипција на форми и анализа на нивните значења поврзани со евиденцијалноста Конески ја искажува во делот за категоријата начин. Кога ги објаснува одделните граматички форми за начин, Конески наведува дека и со формите на времињата може да се даде субјективна проценка и дава пример за прекажано дејство со форма за минато неопределено време *Петре, велат, дошол,* и вели дека со тоа прекажано дејство не може субјективно да се однесуваме како спрема сигурен факт (Конески 1956 [1996]: 380). Во примерот на Конески фактот не е претставен како сигурен, туку настанот е маркиран како прекажан, и тоа со употребата на глаголот за зборување (*велат*), што го прецизира типот на евиденцијалното значење на минатото неопределено време. Затоа Конески истакнува дека не станува збор за посебен начин, туку за начинска употреба на одделните глаголски времиња (Конески 1956 [1996]:381).

Во делот за минатото неопределено време Конески индиректно зборува за двете основно неконфирмативни значења инференцијалност и прекажаност, а и за подзначењата адмиративност и дубитативност.

## 2.1. Инференцијалност

При толкувањето на формите за минато неопределено време, поврзани со евиденцијалните значења, Конески прво ги објаснува оние што укажуваат на инференцијално евиденцијално значење. Тој не го употребува терминот инференција, но зборува за индикации: „Понекогаш е доста и самата нашата тврда увереност дека нешто станало токму така како што мислиме, па да се искажеме директно со ова време. Ако речеме *Ти си го скршил шишето – никој друг!* Тогаш соопштуваме дејство што сами не сме го виделе, ниту пак ни го кажал виновникот, но ние сме самите по извесни индикации или просто така уверени во тоа што изразуваме во една констатација безпризивна, како нависина со свои очи да сме ја гледале“. (Конески 1956 [1996]: 471). Понатаму во текстот зборува и за констатација: “Така, на пример, во расказот „Селанката од Копачка“ од В. Малевски – Зоре иако првпат се среќава со Митрејца, дава една ваква **констатација** за нејзиниот живот *Си го ранила, си го гледала Настета со неспиење.* Ова го заклучува тој по бедната опстановка во нејзината куќа“. (1956 [1996]: 472). И констатацијата во моментот е инференција, за што Конески вели: „Еден посебен вид на моментна **констатација** имаме тогаш кога дејството станало надвор од вниманието на субјектот, или тој поради некоја причина не го забележал иако самиот бил засегнат од него или го извршил, така што дури во моментот на соопштувањето тој станува свесен за него, како и за неговите последици (1956 [1996]: 473)“. (*Ич да не се сетам сум го истурил мастилото.; Сме ја оставиле вратата отворена и некој нѐ обрал*„; *Оф, леле, што сум ти направила!* итн.

### 2.1.1. Адмиративно значење

Употребата на формите за минатото неопределено време со адмиративно значење е многу прецизно опишано, при што Конески не го наведува самиот термин, но толкувањето на таквата употреба на временските форми – констатација во моментот поврзана со изненадување и чудење токму го објаснува адмиративното подзначење на инференцијалноста. “Често пати со минатото неопределено време се прави **констатација** во моментот на соопштување – без да сме имале можност и порано во минатото да го следиме дејството за кое станува збор. Тогаш ние го предаваме својот сегашен впечаток за нешто што станало порано, но резултатот од кое е виден и во сегашноста, па затоа можеме директно да го констатираме. Со една ваква констатација е обично сврзан посилен или послаб степен на изненадување, па и чудење, од резултатот на деј-

ството.Ова произлегува природно од самото тоа што ние нешто откриваме веднаш, во еден момент, без претходна подготвеност и токму такво исчекување. (Конески 1956 [1996]: 742): *А види, види како ја исчешлал Дане косаша, како крава да ǵо лижела.; Колку се изменил! Не може човек да ǵо ūознае.; Коǵа се срешнавме не ǵо ūознав. Израснал, разубавел како наūишан.* Кога адмиративното значење е многу нагласено, Конески (1956 [1996]: 473) вели: "Елементот на **изненада и чудење** над фактот што одеднаш ни се открива може во извесни случаи да биде особено силно изразен, така што да ѝ дава основна емоционална боја на реченицата: *Ти си бил маж!; Еве кој бил човек!; Тој многу ūиел, бре!; Шшо убаво ūееле девојчињава!* итн.

### 2.2. Прекажаност

Изборот да го претставиме настанот како комфирмативен или неконфирмативен се должи на засведоченоста или незасведоченоста од страна на зборувачот. Кога незасведоченоста е маркирана како информација „чуена од друг" станува збор за прекажаност. Зборувачот не ја пренесува информацијата во иста форма, туку ја прераскажува. Во врска со тоа Конески (1956 [1996]: 477) го наведува примерот *Ми кажувала мајка ми – коǵа сум бил мал, сум ūаднал еднаш од чардак* и пишува: "...се јавуваат два случаја. Или ние го примаме за верно тоа што се кажало за нас, поточно речено – го предаваме така како што се рекло, бидејќи самите немаме критериум по кој да го пресудиме како вистинито или невистинито или пак земаме едно јасно изразено лично становиште, до колку имаме извесна основа да се согласиме или да не се согласиме со соопштувањето. Едниот случај е чиста прекажаност, а вториот е прекажување со несогласување, сомневање (в. т. 2.2.1.). Прекажаноста може да се однесува и на првото лице, за работи што не се сеќаваме, а тоа е многу добро објаснето во Граматиката: "Во следниот пример клисарот Манас од Бегалка (В. Иљоски) расправа за еден случај со себе за кој самиот тој не знае точно како станал, дека бил мртов пијан, ами му е кажано од други луѓе: *Не знам како сум дошол в црква... шолку ли сум бил ūијан, сум фашил една ūесна...*"(477-478). Не случајно Конески го започнува објаснувањето на прекажаноста со првото лице, затоа што е неочекувано и подобро може да се сфати како семантичко толкување, а не само како обично прекажување. Потоа, нагласува дека "Во прекажувањето најчесто се јавуваат формите за трето лице" и го наведува примери од литературата: „*Но малку ūо малку заūочнаа разǵовор и шаа разбра оши шој бил од Прилеū, оши имал мајка, ūомал браш и две сесшри, дека ǵо ǵонела ūолицијаша како аншифашисш и дека сакал да оди в ūланина да се бори ūрошив окуūашориūе.* (Р. Петковски)" (Конески 1956 [1996]: 478).

### 2.2.1. Дубитативно значење

Кога при прекажувањето е маркиран ставот на говорителот како сомневање и неверување станува збор за дубитативно значење. Конески 1956 [1996]: 478 го наведува тој втор случај при прекажувањето Вториот случај е кога земаме лично, иронично или инакво становиште спрема она што го кажал некој за нас *Јас сум му ги зел парите!*, *Ние сме трчале по него, како не!* Тоа не се однесува само на првото, туку и на другите лица: "Ваквиот емоционален однос спрема туѓо искажување не се ограничува само на првото лице, ами се простира и на другите лица, зашто и тука ние можеме да му опонираме на оној што изрекол едно тврдење *Ти не си му споможил!* - *Тие не му споможиле!* (Како може тој да тврди такво нешто?!)."

### 3. Заклучок

Толкувањето на значењата на минатото определено време во *Граматиката* на Конески многу добро ја покажува поврзаноста на инференцијата со адмиративноста и на прекажаноста со дубитативноста, т.е. соодветната семантичката промена на инференцијалното и на прекажаното евиденцијално значење.

констатација во моментот на зборување → изненадување и чудење

инференцијлно значење → адмиративно значење

емоционален однос спрема туѓо искажување → иронично становиште

прекажано значење → дубитатвивно значење

ЛИТЕРАТУРА:

Aronson, H. 1977 "The interrelationships between Aspect and mood in Bulgarian." *Folia Slavica* 1.1: Columbus: Slavica. 9-32.

Fielder, Grace 1999. "The Origin of Evidentiality in the Balkans: Linguistic Convergence or Conceptual Convergence?" *Mediterranean Language Review* 11: 59-89.

Fielder, Grace 2002. "Questioning the Dominant Paradigm: An Alternative View of the Grammaticalization of the Bulgarian Evidential," *Of All the Slavs my Favorites: In Honor of Howard I Aronson.* red. V. Friedman and D. Dyer, Indiana Slavic Studies 12. Bloomington: Slavica, 171-202.

Friedman, Victor 1982. "Reportedness in Bulgarian: Category or Stylistic Variant? *International Journal of Slavic Linguistics and Poetics* 25-26, 149-163.

Friedman, Victor 1986. "Evidentiality in the Balkans: Bulgarian, Macedonian and Albanian." *Evidentiality: the Linguistic Coding of Epistemology*. red. W.L. Chafe – J. Nicholos. Ablex Pub. 168-187

Фридман, Виктор 1996. "Диференцијација на македонскиот и на бугарскиот јазик во балканскиот контекст". *Јазиците на почвата на Македонија*. Скопје: МАНУ. 75-82.

Friedman, Victor 1998. "The Grammatical Expression of Presumption and Related Concepts in Balkan Slavic and Balkan Romance". *American Contribution to the 12th International Congress of Slavists*, red. Michael Flier and Alan Timberlake. Bloomington: Slavica, 390-405

Friedman, Victor 1999. Proverbial Evidentiality: On the Gnomic Uses of the Category of Status in Languages of the Balkans and the Caucasus. *Mediterranean Language Review*, 11. 135-155.

Friedman, Victor, 2002. *Macedonian. Languages of the World/ Materials* 117. Munich Lincom Europa

Friedman, Victor 2004a."Typology of Balkan evidentiality and areal linguistics". *Balkan Syntax and Semantics*, (*Linguistik Aktuell*, 67) red. O. M. Tomic. Amsterdam: Benjamins. 101-134.

Friedman, Victor 2004."Evidentiality, Modality, and Narrative in Macedonian and Other Balkan Languages". *Macedonian Studies*: Papers from the Fifth Macedonian-North American Conference on Macedonian Studies (*Working Papers in Slavic Studies* vol. 4). red. B. Joseph and M. A. Johnson, Columbus: The Ohio State University Department of Slavic and East European Languages and Literatures. 85-102.

Конески Блаже 1956 [1996]. *Граматика на македонскиот јазик*. Скопје: Детска радост

Lunt, Horace 1952. *A Grammar of the Macedonian Literary Language*. Skopje.

Минова-Ѓуркова, Лилјана 2003. *Стилистика*. Скопје.

Петроска, Елена 2006. „Како раскажуваме на македонски денес". Во: *Годишен зборник на Филолошкиот факултет Блаже Конески*, Скопје, в. 32, 211-220.

Петроска, Елена 2008. "За таканаречената прекажаност во македонскиот и во бугарскиот јазик". *Реферати на македонските слависти за меѓународен славистички конгрес во Охрид*, 269-278.

Петроска, Елена 2012. "Евиденцијалноста и евиденцијалните стратегии во македонскиот јазик". *Морфосинтаксички студии 2*. Скопје: МАНУ, 29-41.

Тополињска, Зузана 2009 „Семантичка/граматичка категорија ДИСТАНЦА, *Предавања на МСМЈЛК*, 45-52.

Willet, Thomas 1988. "A Crosslinguistic survey of the grammaticallization of evidentiality". *Studies in Language* 12/1, 51-97.

Усикова, Рина 2000. *Македонски јазик*, Скопје: Филолошки факултет.

*Лидија Тантуровска*

# ЗА ГРАМАТИЧКАТА КАТЕГОРИЈА *ЛИЦЕ*

Општопознато е дека во граматичката дескрипција, во јазиците, граматичката категоријата *лице* се употребува да ја покаже природата на учесниците во некоја ситуација. Динстикцијата на лицата обично се означува со обликот на глаголот и(ли) со личните заменки поврзани со него и главно се јавува тричлен контраст: прво, второ и трето лице[1].

Во македонскиот јазик граматичката категорија *лице* главно се среќава кај глаголите, иако се препознава и кај личните заменки и кај присвојните заменски придавки. Природно, нашите размислувања ќе се движат, од една страна, во рамките на глаголите, каде што лицето се посочува по пат на присуство, односно отсуство на наставки, во рамките на личните глаголски форми, а од друга страна, во рамките на заменките, пред сè, личните, каде што категоријата *лице* е претставена лексички[2]. Ќе се задржиме на оваа релација: *глагол – лична заменка,* поведувајќи се од нивната тесна поврзаност изразена меѓу вршителот на дејството и дејството.

Блаже Конески во Граматиката пишува: „Во граматичката категорија на лицето, глаголот покажува согласување со личните заменки. И овде, како и кај личните заменки, имаме три лица во еднината и во множината. ... Во реченицата е, сепак, сосем обично да се сврзуваат глаголските форми со соодветните заменки (*јас викам, ти викаш, тој вика*), при кој случај категоријата на лицето наоѓа двоен израз - и во заменката и во глаголот" (Бл. Конески, Граматика, 1982: 364.), што предизвикува размислување: дали се јавуваат заменските форми формално покрај глаголот во лична форма? Од една наша пробна ексцерпција, се потврди фактот дека употребата на личните глаголски форми без личните заменки е сосема обична (*Одбележавме уште еден јубилеј,*

---

[1] Како што е познато, првото, второто и третото лице во еднина и во множина (а некаде и во двоина) се типични за индоевропските јазици, а европските јазици, главно, разликуваат и неформалност и формалност преку употребата на второто лице еднина и множина. Постојат и јазици во кои се разликува четврто, петто лице итн.

[2] Лексички, категоријата *лице* ја препознаваме и кај присвојните заменски придавки, за што нема да се има предвид при оваа анализа.

*дваесет години од донесувањето на Уставот.* Нова Македонија, декември, 2011, 13). Но, исто така, се доби впечаток дека употребата на личните заменки (во функција на вршител на дејството) некаде е и потребна, како лично определување на зборувачот да го истакне вршителот на дејството (на пр.: *Без разлика дали тој натпревар ќе се одигра, ние ќе ги поканиме „модрите" да бидат дел од големата прослава по повод 65 години постоење на Вардар, ...* (Нова Македонија, декември, 2011, 19), во споредба со истиот исказ во кој би се изоставила личната заменка: *Без разлика дали тој натпревар ќе се одигра, ___ ќе ги поканиме „модрите" да бидат дел од големата прослава по повод 65 години постоење на Вардар, ...*)

На ова може да го надоврземе заклучокот на Анета Дучевска (Дучевска, 1991: 64): „не е секој пример за употреба на номинативните форми на заменките за прво и за второ лице еднина и множина – пример за нивна редундантна употреба" донесен врз основа на анализата за формалноста, односно за неформалноста при употребата на личните заменки покрај глаголот во лична форма врз текстот од расказот „Најубавиот ден на Зурло" од Живко Чинго. За поткрепа, Дучевска во заклучокот ги наведува примерите во кои може да има: себеизделување (*Јас најмногу добив*), фразеолошки изрази (*Проклет ти*), да-не прашања со парикулата *ли* (*Си спомнуваш ли ти*), нагласување на вршителот на дејството (*И јас се плашам од змии*), употреба на заменката од комуникативни причини (*Вие изедовте сè*), итн.

Да се потсетиме: со глаголските форми за прво лице говорното лице зборува за дејства што си ги препишува себеси, со глаголските форми за второ лице зборувачот му препишува дејства на својот соговорник, а со глаголските форми за трето лице зборувачот му препишува дејство на лице што не е учесник во говорната ситуација, но и дејства и состојби на предмети, појави и сл.[3]

Што се однесува до значењата на одделните лица, Бл. Конески во Граматиката го истакнува нивниот произлез од односот во говорната ситуација, со што тие им одговараат на значењата на личните заменки. Според Конески, поврзаноста на заменките и на личните глаголски форми е основа за разликите во степенот на индивидуализацијата што ја носат со себе одделни лица. Така „првото лице еднина покажува крајна индивидуализираност, бидејќи означува само одредена единка – онаа што зборува. Исто така и второто лице најчесто се однесува на изделена единка – на лицето што му се обраќаме во говорот" (Бл. Конески, Граматика, 1982:

---

[3] Овде не ја земаме предвид ситуацијата што се употребува денес во дијалог (во контактни емисии), каде што водителот (а не: новинарот, зашто не се новинари сите водители) го води дијалогот со гостинот и при тоа му се обраќа во трето лице. На пр.: *Што ќе каже Дани за новиот албум?.* При давањето одговор, се случува, соговорникот да одговори во прво лице, меѓутоа, често пати, одговора во трето лице: *Дани може само да каже дека ...*

365.). Овде, секако, би ја додале и формата за директна заповед (во еднина и во множина), која, исто така, претставува лична глаголска форма во директен дијалог со соговорникот.

За третото лице во еднина и во множина Конески смета дека е најопфатно, зашто „тоа може да се сврзува со секој предмет што се спомнува при говорот меѓу првите две лица". Покрај третото лице, кое се употребува надвор од говорната ситуација, а и за општи поставки и за безлични кажувања (*Кој носи, не ӣроси*), Конески го неведува и второто лице, кое може да се употреби надвор од говорната ситуација, во општи поставки (*Да рабоӣиш – да немаш* т.е. *Да рабоӣиш и ӣак да немаш*).

Во однос на индивидуализацијата, Конески смета дека првото лице во множина се карактеризира со поголема неопределеност, наспрема првото лице во еднината. Се согласуваме дека во него се согледуваат дејствата вршени од различни лица. Овде во примерите: *јас, ӣи и ӣој - викаме; ние, вие и ӣие - викаме,* ги препознаваме и примерите: *јас и ӣи - викаме, јас и ӣој - викаме, ние и вие - викаме, ние и ӣие - викаме,* каде што во *ние,* е неизбежно присутно *јас*. Значи, формата за прво лице множина означува група лица меѓу кои задолжително се вбројува зборувачот.

Од научната литература може да се види дека првото лице во множината може да го означува и само говорителот, но тогаш може да се зборува за **множина од скромност,** за **авторска множина** и за **множина на величество**[4]**,** односно **кралска множина** (кај Д. Кристал, 1985: 142[5]). Констатацијата на Конески дека првото лице множина се употребува „доста често во писмениот јазик" ... „кога се сака да се ублажи она потцртување на личноста што го носи во себе првото лице еднина", можеме да ја прошириме со фактот дека особено авторската множина ја наоѓаме денес во пишуваната и во говорената форма на научниот и на публицистичкиот функционален стил. (Пример од научниот стил: *Како шӣо ӣоменавме веќе, формаӣа за ӣреӣо лице може да се уӣоӣребува и безлично,* Бл. Конески, Граматика, 1982: 366; и пример, од публицистичкиот: *Се одложија реформиӣе шӣо ӣребаше да ӣокажаӣ каква админисӣрација врабоӣуваме и дали насӣавнициӣе реално ӣи оценуваат учениците...,* Нова Македонија, 12.12.2011)[6].

---

[4] Л. Минова-Ѓуркова, Множина за едно лице, Лзб.1984: 77-79.

[5] Кристал (D. Kristal, Enciklopediski rečnik moderne lingvistika, Nolit, Beograd, 1985: 142) ги определува кралската и авторската множина како стилски ограничени употреби на првото лице множина.

[6] Дури и кога се сретнува употреба на прво лице еднина во научниот фунцкионален стил, тогаш се зборува за дејство што е директно зависно од вршењето на дејството на авторот, при што авторот сака да го нагласи дејството дека е негово: *Јас ӣи објавувам само оние документи шӣо сум ӣи нашол сам.* (Х. Поленаковиќ, Никулците на новата македонска книжевност, 1973: 98).

Второто лице во множина има две различни употреби. Главно, означува повеќе лица како согоровници, меѓу кои не мора да се истакнува едно лице и, како што пишува Конески, се употребува при согласување на дејствата што ги врши второто и третото лице: *ти и тој - викате, вие и тие - викате.*[7] Ова лице се употребува и за учтиво обраќање, односно обраќање кон едно лице и тука Конески ја дава правописната одлика за пишување со голема буква на личната заменка, особено во писма. Тој ја определелува ваквата употреба како непозната во народниот јазик и како нова во македонскиот јазик[8], што е причина за колебливоста во именскиот прирок, особено со придавка во својот состав: *Вие сте многу добар* наспрема *Вие сте многу добри.* Сепак, неговата препорака е употреба на глаголот во множина (*Вие се трудите многу, Вие сте дошле рано*), а глаголската придавка како именски дел од прирокот, да биде во еднина: *Вие сте станале неровозен.* Овде можеме да додадеме дека оваа колебливост е присутна и до ден-денес во македонскиот јазик: *Вие сте болни и не треба да доаѓате на работа* наместо: *Вие сте болен/болна и не треба да доаѓате на работа.*[9] Воопшто, неразбирањето и неприфаќањето на множинската форма за учтиво обраќање, може да се слушне и денес во разговорниот функционален стил (на пример, од една анкета емитувана преку средствата за јавно информирање: *Како земјоделец, што мислите Вие за новите мерки од Владата? – Ние мислиме дека се добри. Само ...* ). Кога зборуваме за оваа втора употреба, треба да се нагласи дека покрај тоа што се врзува за *почитта*, се врзува и за *дистанцираноста* меѓу говорителот и соговорникот, што доведува до прашање дали може да постои *една форма за почит и за блискост*. Кога се зборува за почитта, од приведеново произлегува дека таа може да се изрази, односно да се препознае со пишувањето голема буква. Иако не е регулирано со норма, може да се забележи употреба на формите за второто лице еднина од личната заменка напишани со голема буква (*Ти, Те, Тебе*, како во примерот: *Многу Ти благодарам што ме извести за Собирот*), особено во електронските пораки преку интернет-мрежата, а во последно време,

---

[7] Во својата анализа, А. Дучевска при дефинирањето на личната заменка за второ лице множина означувањето на лицето го гледа од агол на: а) соговоници (ти+ ти+ти...) и б) на соговотник + други. (А. Дучевска, 1991: 55-65).

[8] На пример, во англискиот јазик заменката за второ лице еднина (...) сосема се изгубила од причина што тоа се сметало дека е погрдно да се употребува; во францускиот јазик се употребува второто лице множина со голема буква: ..., а во германскиот, учтивата форма се изразува со третото лице во множина, каде што заменката за трето лице се пишува со голема буква: Sie sind ein ausgezeichneter Koch. (Вие сте одличен готвач.); Sie brauchen nicht zu kommen. ((Вие) не треба да доаѓате.); прашална форма: Machen Sie jetzt Pause? (Ќе правите сега пауза?); заповеден начин: Öffnen Sie bitte das Fenster! (Отворете го прозорецот, Ве молам). Кога зборуваме за големите букви, интересен е фактот што во англискиот јазик има една форма – you (за 2 л. едн. и за 2 л. мн.), која се пишува со мала буква, а со голема се пишува заменката за прво лице еднина (I).

[9] За множината за едно лице в. Л. Минова-Ѓуркова, Лзб. 1984: 77-79.

„срамежливо" се појавува во печатените медиуми (еднаш со голема буква, еднаш со мала, како во примерот: *Добре дојде во Македонија, мил Дедо Мразу! Како е да се биде Дедо Мраз во Македонија, каде сѐ уште не е решено дали да се верува во твоето постоење? ... Што ти бараат оние што веруваат во Тебе?...,* Утрински весник, 30 декември 2011). Почитта со пишување лична заменка со голема буква се среќава во преводот на Светото писмо на македонски јазик (Свето писмо, Скопје, 1990 г.) за третото лице еднина, кога се однесува на Исус[10]. Во текстови од црковнословенскиот јазичен стилски комплекс со голема буква се среќаваат и формите *него, нему, го, му,* како и заменската придавка *негов.* Оваа заменска придавка во именска група се употребува со голема буква и при обраќање кон лица со највисока титула во црковниот ред: *Го поканувам Неговото Блаженство, Архиепископот Охридски и Македонски господин господин Стефан ...* Колебање при пишувањето мала или голема буква со заменската придавка има и во употребата во ситуации со личности од кралства, од амбасадори, па и за претседатели и сл.: *Претседателот на Владата на Република Македонија, г-дин Никола Груевски, денеска (сабота, 28 јануари 2012 година) ќе оствари средба со Неговото величество, принцот Мајкл од Кент.* (www.vlada.mk); *Шефот на државата, Иванов го одликува Неговото Величество, шеикот Хамад бин Калифа ал Тани со орден „8 Септември" за заедничките заложби во афирмацијата на дијалогот меѓу цивилизациите и религиите и соработката со Република Македонија на тој план, како и за особениот придонес и посветеност кон развојот и унапредувањето на односите меѓу Држава Катар и Република Македонија* (Дневник, 17.10.2011); *Пристигна Неговото Величество, амбасадорот во Атина ...* итн. Покрај споменативе именски групи, се употребува и *Негова(та) екселенција* често пати напишана со скретеница: *Претстедателот на Република Македонија Н.Е. д-р Ѓорѓе Иванов има чест да Ве покани на церемонијата на свеченото доделување на признанието Повелба на Република Македонија на Друштвото на писателите на Македонија на 10 февруари (петок) 2012 во 12:00 часот. Вила „Водно" – Скопје, R.S.V.P 3253 109 ...* итн.

Како што веќе споменавме, формите за трето лице множина означуваат група лица меѓу кои не се вбројуваат говорникот и соговорникот. Личната глаголска форма за третото лице еднина ги изразува истите граматички категории, па и лицето, како што вели Конески „со едно чисто негативен признак – со тоа што нема никаква наставка." (Бл. Конески, 1982: 364). Негативниот признак, Конески го именува и кај трето л. од минатото неопределено време (со отсуството на формата за помошен глагол: *викал, викале*), со што се определува лицето наспрема формите со

[10] И во други црковни текстови се среќава употребата на заменката *Он*, како и на кратките личнозаменски форми *Му, Го*, ... со големи букви, што се однесуваат на Исус.

помошниот глагол во првото и во второто лице (*сум викал, си викал, сме викале, сѿе викале*). За разлика од овие случаи, во нашиот јазик лицето не е никако издиференцирано во 2. и во 3. л. едн. во минатите определени времиња, при што употребата на личната заменка е неопходна (*ѿи викаше, ѿој викаше; ѿи викна, ѿој викна*) или треба да се разбере од контекстот. Секако, и кај можниот начин, каде што има по една форма за еднина и за множина, е неопходна лична заменка, како што наведува Конески. Во Граматиката, исцрпно пишува за формата за третото лице, кое може да се употреби безлично.

Овде би сакале да се задржиме уште на една појава, која се јавува во разговорниот функционален стил, како последица од фактот дека разговорниот јазик е далеку ослободен од строго нормираниот стандарден (литературен) јазик (сп. Л. Минова-Ѓуркова, 1991: 31-43). Станува збор за примери што се јавуваат со лични глаголски форми во 3 л. мн., каде што вршителот на дејството е изразен со именка во еднина. Всушност, станува збор за една од карактеристиките на разговорниот функционален стил, а тоа е скратувањето (економијата) на исказот, која може да се изрази и преку примери од типот: *Теѿка дојдоа* (= *Теѿка и нејзиниѿе дојдоа // Теѿка и членовиѿе на нејзинаѿа фамилија / од нејзиноѿо семејсѿво дојдоа // Теѿка и нејзинаѿа фамилија дојдоа*), каде што има регување на именката во еднина со глаголот во лична форма во множина. Во ваквиот исказ не е можна употреба на заменка за трето лице еднина женски род.

Наместо заклучок, а во однос на дескриптивната граматика (што ја напиша Блаже Конески), можеме да истакнеме: граматиките биле, се и ќе останат „спрега“ за јазичните појави, наспрема практиката, која на секој начин им ја „нуди“ својата слобода.

ЛИТЕРАТУРА:

Бл. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје, 1982

А. Дучевска, За употребата на личните заменки во текстот, Лзб. 1991: 55-66.

Л. Минова-Ѓуркова, Множина за едно лице, Лзб.1984: 77-79.

Х. Поленаковиќ, Никулците на новата македонска книжевност, 1973.

D. Kristal, Enciklopediski rečnik moderne lingvistika, Nolit, Beograd, 1985.

Lidija Tanturovska

*(Summary)*

This paper is based on grammatical category of person into contemporary Macedonian language. Grammatical person, in linguistics, is deictic reference to a participant in an event: such as the speaker, the addressee, or others. Usually, grammatical person typically defines a language's set of personal pronouns. In Macedonian, grammatical person is also frequently affects verbs, and possessive relationships. In this work we tried to observe exemplars that are appeared in the contemporary Macedonian language and we compared with standard of Macedonian language (according the Grammar of Blazhe Koneski).

*Елени Бужаровска*

# АНАЛИЗА НА ПРЕФИКСОТ НАД- ОД КОГНИТИВНА ПЕРСПЕКТИВА

**Апстракт**: Темата за оваа статија е поттикната од мислењето на Блаже Конески дека преносните значења на префиксите се развивиле од просторните, но дека патиштата на овој развој не можат прецизно да се утврдат (1987:237-393). Целта на статијата е да ги открие патиштата на семантичката деривација на префиксите и да ги разработи подлабоко меѓусебните врски меѓу просторните и преносните значења врз примерот на префиксот *над-*. Со оглед на фактот што во досегашните традиционално ориентирани проучувања причините за полисемијата на префиксите не се доволно проучени, во разгледувањето на просторните значења тргнуваме од главните дистинктивни семантички белези, за потем да покажеме дека деривациииите на просторните значења на префиксите во преносни се регуларни и систематски. Исто така, аспектуалната семантика на префиксот *над-* се разгледува од когнитивно становиште, со цел подлабоко да се објасни врската меѓу зборообразувачката и перфективизирачката улога на префиксот.

**ABSTRACT:** The subject of this paper was inspired by Blazhe Koneski's observation (1987:237-393) that the metaphorical senses of a prefix have developed from its spatial senses but the pathways of this development cannot be precisely determined. The goal of this paper is to discover the pathways of this semantic derivation and to shed light on the relations between spatial and non-spatial senses using the case of the prefix *nad-*. In view of the fact that the reasons for prefixal polysemy have not been fully explored in traditionally-oriented accounts, this paper offers a cognitive-based analysis of the prefix *nad-* in order to show that the semantic derivation of spatial into non-spatial senses is regular and systematic.

## 1. Вовед

Глаголските префикси во македонскиот јазик во рамките на структуралната граматика се проучувале од неколку автори од кои ги издeлуваме Блаже Конески во Граматиката (1987), Кирил Конески (2003) и Радмила Угринова-Скаловска (1960). Сите овие автори го истакнуваат дијахронискиот развој на префиксите од предлозите и нивната граматичко-деривациска бифункционалност, со оглед на фактот што префик-

сите го менуваат и видот на несвршениот глагол и неговото лексичко значење. Така, познато е дека при префиксација се вршат три вида промени: на видското значење, на видското и на лексичкото, или само на лексичкото значење на глаголот (К. Конески 2003:137-138). И во традиционалната аспектолошка литература е прифатено гледиштето дека и лексичките и граматичките или т.н. „празни“ префикси го менуваат видот ако се додадат на несвршена глаголска основа. Вторите претставуваат граматикализирани просторни префикси. Всушност, типолозите сметаат дека глаголските префикси го менуваат видот преку лексичка деривација (Bybee at al. 1994: 87-90), а Дал (Dahl 1985) тврди дека категоријата вид во словенските јазици не е инфлексиска, туку деривациска, па дури граматикализирана лексичка категорија.

Блаже Конески ја согледува нееднаквата дистрибуција на зборообразувачката и на видската функција кај различни префикси, и во Граматиката (Конески 1987) укажува на постоењето семантичка скаларност кај префиксалните значења. „Значењето на претставките не се истакнува со иста релјефност..., ами во тоа има различни степени – од чисто видовата служба на претставката, па до осетното влијание врз значењето од него, така што понекогаш е тешко да се определи дали имаме само форма од истиот глагол или, пак, нов збор“. (ibid. 391). Тој понатаму додава (ibid. 391) „...еден ист префикс во спој со ист глагол може во нашиот јазик да привнесува различни нијанси на значење“ (спореди *на* во *најие* наспроти *навлече*) и дури да ја смени аргументската структура „понекогаш да причини преминување на непреоден глагол во преоден (*живее - йреживее, йадне - найадне*) (ibid. 393). Од сите луцидни обсервации на Конески за префиксите, ќе се задржиме на онаа што се однесува на развојот на префиксалното значење: дека првобитните значења на префиксите се просторни, но од нив понатаму, по пат на апстракција, се развиле преносните значења (ibid. 391).

Забелешката на Конески отвора две хипотези:

1) префиксот со просторно значење служи како семантичка основа за развој на другите преносни значења кај префиксите; со други зборови сите значења се развиле од едно основно просторно, или

2) со оглед на фактот што префиксите потекнуваат од предлози со просторно значење, значењата на префиксите претставуваат проширувања на значењата на предлогот, па некои префикси се развиле од просторни, а некои од непросторни значења.

Во оваа статија се застапува втората хипотеза со оглед на симетричноста на значењата кај предлогот и кај префиксот *над*-, која ќе ја покажеме понатаму. Во предложената анализата на значењата на префиксот го користиме когнитивниот приод за да покажеме врз примерот на *над* како еден префикс со лексичка функција развил богат и продуктивен спектар

на преносни значења од изворните релативно непродуктивни просторни значења.

## 2. Досегашни проучувања

Речниците[1] и граматиките на македонскиот јазик разликуваат две значења на глаголскиот префикс *над-*: просторното значење „одозгора“ за дејство што се развива одозгора, врз некаква површина или над некаков предмет (*се наднесе*). Второто значење е преносно и изразува дека некој го надминува некого во извесна работа; или дека дејството извршено повеќе одошто треба (*надплати*).

Исцрпен опис на префиксот *над-* е даден кај Угринова-Скаловска (1960). Таа ги дели значењата на просторни – суперкурсив (*надвие, надпише*) и модални - мајоратив, кое изразува дека активноста достигнала некој степен над очекуваната мера. Во второто значење се издвојуваат две подзначења: надминување во однос на стандард (*надплати*) и надминување на друг учесник (*ги надтрча сите*). Авторката дури се приближува до ставовите на когнитивната граматика кога сугерира дека и во т.н. граматички префикси може „да утврдиме врска, макар оддалечена, на некој префикс со предлошките значења (на пр. во *пише – напише* се рефлектира значењето ‘врз некоја површина’“. (1960:19)

Овде ја застапуваме тезата дека префиксот *над-* е лексичко-видски поради неговата улога во образувањето на т.н. видски ликови или Aktionsart (ibid. 15). Таквите префикси може да изразуваат обем на дејство (како на пр. мајоративна кај *на-* во *се најаде* или деминутативна кај *под-* во *подзастана*) или да истакнуваат некој структурален дел на дејството (почеток - *започне*, крај - *допише*).

За објаснувањето на видската улога на префиксот го прифаќаме ставот на Тимберлејк (Timberlake 2007:295-297) дека додавањето на префикс на несвршена основа наметнува просторни и апстрактни ограничувања на самото дејство. Со префиксот дејството достигнува некоја граница и на тој начин станува телично, а теличноста често подразбира свршеност.

Поновите формални согледувања (Filip 2003, Romanova 2004, Svevonius 2004, Gherke 2008) ги класифицираат префиксите во лексички и во суперлексички. Вторите претставуваат квантификаторски модификатори кои лимитираат некој дел од дејството. На тој начин тие го ограничуваат самото дејство и функционираат како маркери за теличност. Бидејќи ограничувањето на дејството подразбира негова свршеност, таквите

[1] *Толковен речник на македонскиот јазик* (2006). Мургоски, Зозе (2005) *Речник на македонскиот јазик.*

префикси го перфектизираат глаголот истовремено со внесување на новото значење.

Когнитивните проучувања на префиксите, главно, се фокусираат на нивните лексички својства. Префиксите се разгледуваат како полисемични морфеми чии значења претставуваат екстензии од прототипното значење. Когнитивистите сметаат дека префиксот го менува видот бидејќи внесува промена на дејството од една состојба во друга. Така, префиксот со просторна или со друга спецификација го ограничува дејството во просторно-временски домен, а ограничувањето ја менува неговата претходна состојба. Затоа при додавање на префиксот на основниот глагол се создава импликацијата на промена на состојбата. Токму таа импликација на промената го внесува значењето на завршеност на дејството (Dicky 2005, 2007).

## 3. Префиксите и предлозите

Ако ја прифаќаме тезата дека постои врска меѓу предлозите и префиксите, мора да одговориме на прашањето по што се разликуваат предлозите од префиксите. Историски, префиксите потекнуваат од слободни партикули кои го модифицирале значењето на соседниот збор (Угринова-Скаловска 1960: 9, повикувајќи се на Меје). По нивното спојување просторното значење на префиксот почнало да се асоцира со некој временски, начински или друг аспект на дејството на глаголот, што предизвикало семантичка промена на самиот глагол. Во традиционалната лингвистика предлозите и префиксите се анализираат посебно и сите значења на предлогот или на префиксот не се обединети во еден систем така што се добива впечаток дека значењата се арбитрарни и неповрзани. Иако дијахрониската врска меѓу нив не се негира, не се испитани патиштата на нивната деривација и не е јасно кое значење е изворно, а кое е деривирано.

За да се изрази типолошката сличност меѓу тие две зборовни групи, се употребува терминот „сателит“ (Talmy 1985/2007:138). „Сателитските“ елементи како што се германските честици и префиксите во словенските јазици, заедно со глаголската основа прават сложен предикат. Поради нивната концептуална сличност, предлозите и префиксите во когнитивната лингвистика се анализираат заедно како дел на една заедничка семантичка категорија (Lakoff 1987, Tyler & Evans 2003). Но тоа го замаглува откривањето на систематичноста во деривацијатата на префиксите од предлозите. Сметаме дека најважната разлика меѓу нив е различното ниво на апстракција. Ако предлогот го определува местото на лоцираниот објект (ЛО) во просторот во однос на некој друг објект кој служи како референтна точка (локатор, ЛК), како во примерот (1), каде

што *авионот* е ЛО, а *градот* ЛК, префиксот го определува дејството на ЛО наспрема локаторот (ЛК), како во (2).
(1) Авионот е/лета *над* градот.
(2) Авионот го *надлета* градот.

Определувајќи го типот на дејството во просторот, а имено дека *надлета* е движење на објектот (ЛО) над градот (ЛК), префиксот истовремено го ограничува движењето на агенсот само на таков тип движење, и на тој начин внесува аспектуална промена во значењето – дека движењето е завршено. Префиксот, семантички модифицирајќи го дејството, ја „ограничува“ релацијата меѓу ЛО и ЛК просторно и го делимитира дејството во телично и во резултативно.

Недостатоците на когнитивната анализа во која префиксите и предлозите се анализираат заедно, можат да се избегнат ако тие се разгледуваат посебно, на различно ниво на апстракција. Нивоата може да се концептуализираат како две паралени шеми (или модели): едната со системот на значења на предлогот *над,* а другата со системот на значења на префиксот *над-*. Шемите/моделите се концептуално поврзани и идеално симетрични бидејќи на секое значење на предлогот му одговара соодветно поапстрактно значење на префиксот. Со други зборови, анализата што ја предлагаме ќе покаже дека просторните значења на префиксот се развиле од соодветните просторни, а понатаму се деривирале во преносни по истите патишта како и предлозите. На тоа се должи речиси идентичната структура на двата система на значења на предлозите и на префиксите.

## 4. Опис на системот на значења кај префиксот *над-*

Претходно веќе го анализиравме предлогот *над*[2] чие прототипно просторно значење означува просторна релација помеѓу помал партиципант (ЛО), што се наоѓа на определена оддалеченост од типично статичен распространет партиципант (ЛК), при што ЛО е лоциран во рамките на ЛК. Таквото значење е познато во литературата како суперлокација, а лоцирањето во рамки на долниот објект го нарековме ‘преклопување’. Под ‘преклопување’ подразбираме дека ЛО е лоциран (барем делумно) во границите, односно во замислените проекции на локаторот. Параметарот или семантичкиот белег ‘преклопување’ на проекциите на двата партиципанта игра важна улога во создавањето две основни значења. Првото основно значење – суперлокациско ‘преклопување’, изразува дека вертикалните граници/проекции на горниот партиципант (ЛО) делумно или целосно се поклопуваат со замислените граници на долниот ЛК. Ваквата просторна конфигурација на *над-*

[2] Митковска, Лилјана, Елени Бужаровска (2011).

поттикнала развој на две значења: контакт и супериорност (преносното значење).

Ако границите на првиот партиципант (ЛО) не се наоѓаат во рамките на вториот (ЛК), се формира друга просторна концептуализација на суперлокација со отсуство на параметарот ‘преклопување’. Од ова второ основно значење на суперлокациско ‘непреклопување’се развиле сите други значења на префиксот *над-*.

Долната табела графички ја претставува семантичката мрежа на значења на префиксот *над-*.




## 5. Просторни значења

5.1. Суперлокација со ‘преклопување’

Глаголите со префиксот *над-* изразуваат активност која агенсот (ЛО) ја врши на извесно растојание погоре од вториот партиципант (ЛК). Во македонскиот јазик има мал број такви глаголи: *надлета, наткрили* и *наткрие*. Треба да се истакне дека глаголите за движење можат да градат две дијатетички конструкции: (а) интранзитивна, во која префиксираниот

глагол е придружен од истиот предлог, и (б) транзитивна во која по глаголот следи ДО.

(3) Еден хеликоптер *надлета над* зградата.

(4) Еден хеликоптер ја *надлета* зградата.

Брала (Brala 1999) смета дека постои семантичка разлика меѓу двата синтаксички модела: интранзитивниот се фокусира на границите на ЛК, додека транзитивниот на движењето, поточно патот на движењето на ЛО. Во транзитивната конструкција комуникативниот фокус паѓа на самото движење и неговото завршување; затоа се создава импликација дека локализаторот е погоден од движењето на објектот (ЛО).

(5) Анан со хеликоптер го *надлета* разурнатиот јужен дел на Либан. (www.idividi.com.mk/vesti/svet/358257/index.htm)

(6) Ив Роси најпосле успеа да го *надлета* Големиот Кањон со својот ракетен ранец.
(365.com.mk/statii/svet/7781)

Во интранзитивниот модел каде што значењето на префиксот се повторува и во предлогот, движењето е ограничено на границите на локализаторот така што комуникативниот фокус паѓа на партиципантите.

(7) Сирија денес на му дозволи на израелски воен авион да *надлета над* нејзината територија. (tv5plus.com.mk/default.aspx?...page=0&egId=20...mId)

(8) НЛО ...се појави најпрво над Лондон за време на вестите ... , а потоа *надлета над* Белград. (http://www.megastar.com.mk/video/flota-nlo-a-letaa-nad-stadion)

Постојат само уште неколку глаголи со *над-* меѓу кои најчести се *наткрие* и *наткрили* со просторно и со преносно значење (пример 9-11); исто така тука спаѓаат именките *надвозник, надлактица* и придавките *надбубрежен, надморска* (*висина*).

(9) Но, неговиот автор смета дека покривната тераса би можела внимателно да се *наткрие*. (star.dnevnik.com.mk/default.aspx?pbroj=2563&stID=40168)

(10)**...** своите препознатливи физиономии, се групирани во два реда, а во горниот дел нив ги *наткрилува* фигурата на Богородица Платитера. (preminportal.com.mk/content/view/1339)

(11) Поточно кажано, сиромаштијата, што со векови ги *наткрили* овие простори, произведе човек кој ќе се мачи како жив ѓавол, ама нема да... (www.globusmagazin.com.mk/?ItemID)

5.1.1. Друго просторно значење, контакт **(5П)** , се лексикализира различно во зависност од природата на партиципантот, но главното

значење на префиксот изразува додавање на првиот објект (ЛО) на вториот, локализаторот. Контактното значење на *над-* се апстрахира во префиксот: ЛО се додава згора над ЛК со цел тој да се зголеми или да се продолжи. Почести примери се: *надреди, надгради, надѕида, натплете, натшие, натсними*. Интересно е дека *надгради* почесто се употербува со нематеријални објекти со преносно значење: *надгради профил, вештини, знаење* и сл., додека изведената именка има просторно значење: *надградба на нокти, трепки, коса*.
(12) Татјана *надгради* плетенки стари 30 години. (www.vest.com.mk/?ItemID...arc=1) (13). Ова најново филмско дело ги *надгради* базичните вредности на прозниот текст на романот на „Папокот на светот". (http://www.youtube.com/watch?v=79xpwDm4jH0)
Префиксот *над-* со контакно значење се додава и на неглаголски основи за изведување нови лексеми: *надземен, надгробен, надградба*.

5.2. Суперлокација со 'непреклопување'

Во втората група значења спаѓаат оние кои не го поседуваат семантичкиот белег на подредување на проекциите. Во првата група се две значења кои изразуваат дека двата партиципанта се наоѓаат паралелно блиску еден до друг, но се разликуваат по перспективата која може да биде нагорна или надолна.

5.2.1. Во конфигурација со нагорна перспектива (**3П**) ние замислуваме дека првиот партиципант како да се крева нагоре до вториот, на пр. *надвиши* 'се крева над паралелен ЛК', *натфрли* 'фрли над паралелен ЛК'.
(14) Чадот се крена и ги *надвиши* буките. (РМЈ 220)
(15) Тој е доволно физички развиен, има сила да шутира тројка од место, дури и го *натфрла* обрачот. (star.dnevnik.com.mk/default.aspx?pbroj=1794&stID)

Концептуализација со паралелна нагорна перспектива на два ентитета создава импликација на споредба. Посебно во случај на *натфли* многу почесто се среќаваат примери со изведеното споредбено значење, отколку со изворното просторно (16).
(16) Во Њујорк почнува изградба на облакодер кој ќе ја *надвиши* позната зграда Крајслер. (http://www.porta3.com.mk/index.php?option=com_content&task=blogcategory&id=53)

5.2.2. Семантичкиот белег на надолна перспектива (**4П)** што го има предлогот *над* го поттикна создавањето на истото значење кај префиксот. *Над-* на глаголот му придава значење дека дејството на горниот предмет е насочено врз предметот што е одоздола. Како и кај соодветниот предлог, префиксот го наследува функционалното значење на дејствувањето на горниот објект врз вториот, а со тоа се имплицира

потенцијална опасност. Такви се глаголите: *надвисне, се на(д)ведне, се навнесе, се надвие*.

Со ова значење на просторното *над-* се концептуализира сцена во која еден обемен ЛК како да е закачен над ЛМ. Префиксираните глаголи што спаѓаат во оваа група најчесто се реализираат во интранзитивниот модел во комбинација со предлогот *над*.

(17) Нема повеќе помагање, рече тој, и *се надвисна над* мене со сета своја висина. (http://www.zilahy.net/media/excerpts/giraffe_macedonian.pdf)

(18) Маглата која денеска повторно *се надви над* голем дел од земјата предизвикува дополнителни здравствени проблеми. (http://www.plusinfo.mk/vest/25660/)

Сите овие глаголи можат да се употребат и со нематеријални партиципанти, на пр. *надвиснува сѿрав, криза, ӣримиѿивизам, оӣасносѿ, закана* и др. Некои глаголи, како на пр. *Надвисн,е* се среќаваат и во транзитивниот модел во кој повеќе се истакнува погоденоста на локализаторот.

(19) Стравот од рецесија повторно *надвиснува над* светските економски текови. (www.telma.com.mk/index.php?task=content&cat=&rub=5)

(20) Во нервозната атмосфера што ја *надвисна* вечерата, Саркози задоцни во Даунинг стрит. (www.utrinski.com.mk/?ItemID)

## 6. Преносни значења

6.1. Значењето на супериорност **(1НП)** на предлогот *над* понатаму се апстрахира во префиксот: горниот објект се наоѓа високо над долниот објект така што контактот меѓу нив е исклучен. Со нематеријални објекти префиксот создава значење на супериорност на горниот партиципант над долниот поради некое заедничко својство. Со оглед на тоа што својствата се карактеристични за придавки, тој префикс најчесто се додава на придавски основи (*наѿпросечен, надреален, наѿприроден*), а поретко на именски основи, кои, главно, претставуваат калки (*надреализам, наѿчовек, надвојвоѿка, надмоќ*).[3]

6.2. Преносното значење на контрола **(4НП)** се должи на концептуализацијата дека двата партиципанта се наоѓаат на различна висина на две проксимални паралени оски, со тоа што повисокиот има надолна перспектива. Во предлогот *над* со ова значење, поради суперлокација (наоѓање одозгора), но, пред се, поради надолната перспектива, горниот објект влијае врз долниот објект и затоа го погодува. Префиксот го наследува ова функционално значење преку когнитивниот механизам:

[3] Спореди го руското *сверх* во *сверхчеловек*.

метафората КОНТРОЛАТА Е ГОРЕ (Lakoff & Johnson 1980:15). Со помош на *над-* се создава концептуализација дека некој авторитет или административно тело врши инспекција или супервизија врз некој човек или врз институција. Тука спаѓаат глаголите *надгледува*, *надѕира* со транзитивен модел и именките *надзор* и *надгледувач*.

(21) Негова работа е да ги *надгледува* артистите додека снимаат музика, ... додека извршниот продуцент *надгледува* финансии на проектот. (http://mk.wikipedia.org/wiki/)

6.3. Споредбеното значење (**2НП**) кај предлогот *над* се пресликува во соодветно значење кај префиксот. Тоа значење потекнува од паралелна проксимална конфиграција на два партиципанта, што се наоѓаат на различна висина, но за разлика од значењето на контролата, перспективата е нагорна. Нашата анализа го потврди мислењето на Угринова-Скаловска (1960) и на Конески (1987) за постоење на две подзначења кај споредбеното („мајоративно") значење: (а) дека првиот партиципант врши поголем обем на активност (кодирана со глаголот) наспрема одредена мерка и (б) дека првиот партиципант постигнува подобри резултати од вториот во таа активност.

6.3.1. Првото подзначење е квантифицирачко и концептуално блиску до својот извор – предлогот *над* со споредбена семантика. Префиксот *над-* изразува поголем обем на активноста на партиципантот отколку што е нормално или очекувано. Кај предлогот се изразува локативна релација која имплицира споредба – два објекта се наоѓаат еден до друг на различна висина. Ако првиот партиципант е повисок од вториот, тогаш првиот се наоѓа надвор од горната граница на вториот, па истовремено служи како мерка за споредба. Истата концептуализација во просторот се апстрахира на ниво на настан и префиксот создава „сцена" во која партиципантот се наоѓа над надворешната граница на настанот. Се појавува импликација на споредба помеѓу два настани: актуализираниот и редовниот (канoничен) кој служи како стандард за споредба. Така *над-* во *наддаде* изразува дека понудата ја надминува очекуваната сума, во *надноси* дека бременоста е подолга од потребниот рок, *натфрли* дека агенсот постигнува повисоки резултати од нормата. Други глаголи со исто значење на префиксот се: *надброи, надзема, натплати, наткаже* (за вага), *натцени, надрасне*.

(22) Сфативме дека тој го искористи нашиот немир и без да ни даде фискална сметка ни *натплати*, а лилјаците останаа во станот. (www.utrinski.com.mk/print.asp?ItemID)

Префиксот го задржува значењето на надминување на мерката и со апстрактен втор партиципант (23).

(23) При донесувањето на одлуката, раководството на КПГ ги *натцени* своите и ги потцени силите на противникот. (www.makedonskosonce.com /broevis/2003/.../Tekst42.htm)

Глаголите со префиксот *над-* се среќаваат во конструкции во кои не мора да се кодира имплицираното количеството на вишокот. Во *Тој ја натплати куќата,* стандардната цена е дело на заедничкото знаење на средината и на точниот износ на сумата над цената не е важна. Комуникативниот фокус паѓа на *над-* кој има значење на 'повисоко од нормата'.

Така во корпусот има примери со и без нумерички специфициран износ на вишокот.

(24) Со остварената наплата на даноци го *натфрли* планот. http://www.ujp.gov.mk/mk/javnost/intervjua/pregled/0/0/5?print=1

(25) АД „Електрани на Македонија" (ЕЛЕМ) *за 4,9 отсто го натфрли планот* за производство на електрична енергија. (http://www.time.mk/cluster/6077cdc10f)

6.3.2. Второто подзначење на натпреварување претставува поголемо отклонување од појдовното споредбено значење на предлогот *над*. Во ситуации кога двајца агентивни партиципанти учествуваат во ист вид активност преку метафората АКТИВНОСТ Е НАТПРЕВАРУВАЊЕ (Goatly 2007) се метафоризира значењето на споредба. Во таквите глаголи префиксот *над-* означува дека едниот партиципант постигнува повисок степен во некоја активност од другиот. Истакнувањето на споредбената релација создава импликација дека првиот партиципант е победник наспрема победениот, вториот учесник, во ист вид активност. И во *Интенционалниот речник* (Корубин 1992) неколку глагола со *над-* се објаснуваат како „ победи во.." на пр. *надбори* 'победи некого во борење', *наттрча* 'победи во трчање' и сл.

Оваа релација се реализира во транзитивен синтаксички модел. Иако префиксот *над-* се одликува со висока продуктивност во оваа употреба, тој, сепак, не може да се додаде кон сите глаголи, на пр. **натчисти, *натсака,* не се возможни. Неговата деривација е семантички ограничена на глаголи кои означуваат физичка и ментална способност како што се *надбега/наттрча, натпее, надгласи, надвика, надлаже, надживее, надвладее, надзбори, надвиши, натсмее, натсвири* и сл. Исто така, тој се среќава и кај глаголите од придавски основи (*надмудри, надитри*).

(26) Обиквелу ги *наттрча* Чемберс и Лематр. (http://najdi.org.mk/najdi?query)

(27) Како и секогаш, лисицата го *надитрила* волкот и ја изела речиси цела каша, а волкот го окркал воденичарскиот стап. (http://www.ldp.org.mk/Kolumni.asp?rb=197)

Со апстрактни партиципанти овие глаголи може да се реализираат /обично се реализираат во интранзитивен модел, но се употребува транзитивниот модел за поголема експресија.

(29) Иднината *надвладеа над* сенките од минатото. (www.dnevnik.com.mk/default.asp?ItemID)

(28) Направен е уште еден чекор кон светот во кој правдата ја *надвладеа* тиранијата. (http://www.kapital.mk/mk/region/69003)

Постои група глаголи во кои *над-* во зависност од контекстот може да ги има и двете подзначења на споредба: на пр. *надвика* означува поголема мера 'вика погласно' и победа во натпреварување, па дури и понатаму да развие значење 'замолчува некого со викање'.

(30) Бучавата на воздухот го раскина гласот и го проголта. ... како збеснато ждребе ги *надвика* тапаните и зурлите: Еј, Клејче, бреееј! (http://www.rastko.rs/rastko/delo/13221)

(31) Заедно Трпе и Трајко викаат, не се знае кој кого ќе *надвика*. (http://www.macedonians.tv/arch)

## 7. Заклучок

Во овој труд предложивме когнитивна класификација на префиксот *-над*. Анализата на префиксираните глаголи покажа дека сите значења на префиксот сочинуваат еден систем во чие средиште се наоѓаат две просторни значења. Деривацијата на преносните значења од просторните се одвиваат по еден систематски пат.

Просторните значења не се продуктивни, но послужиле како концептуална база за развој на значително позастапените преносни значења. Со висока продуктивност се изделува споредбеното значење на натпреварување, односно постигнување подобри резултати на еден агенс од другиот.

Се покажа дека истиот префиксиран глагол може да има две значења во зависност од појдовното просторно значење на *над-*. Така *се наднесе,* ако потекнува од првата шема, значи 'виси одозгора' (*се наднесе облак*), но ако потекнува од четвртата шема значи 'се наведнува' (*се наднесе човек*).

Префиксот *над-* во македонскиот и во другите јужнословенски јазици развил мајоративно значење на поголема мера на активност, но затоа пак, нема атенуативно значење на помала мера. Во северните словенски јазици, рускиот и полскиот, семантиката на *над-*, дека дејството се одвива на површината на објектот, предизвика засилување на импликативното значење на делиматитивност (Šarić 2001:17), односно дека дејството се одвива само делумно, па, според тоа, во помала мера (на пр. руското *надкусить* 'поткасне').

Префиксот *над-* е статичен. Тој не „создава" динамично гледање на настанот; во глаголите како *надлета* движењето е вклучено во семантиката на глаголот, а не во префиксот. Затоа, не се согласуваме со

мислењето на Чижмарова (2005:120-127) дека *над-* изразува движење (на пр. *надписвам*).

Во поглед на неговата аспектална улога, *над-* се однесува како маркер на теличност, и кога се додава на несвршена глаголска основа, го менува видот. Тоа се случува поради инференцијалните когнитивни механизми: *над-* изразува дека едниот партиципант (ЛО) ја надминува горната граница на другиот (ЛК), па ние заклучуваме дека активноста го достигнала својот крај. Следствено на тоа, таа е завршена.

ЦИТИРАНА ЛИТЕРАТУРА:

Конески, Блаже (1987). *Граматика на македонскиот јазик*. Скопје: Култура.

Конески, Кирил (2003). *Зборообразување во современиот македонски јазик*. Скопје: Филолошки факултет.

Корубин, Благоја (1992). *Интенционално-синтаксички речник на македонските глаголи*. Том 2. Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Митковска, Лилјана, Елени Бужаровска (2011). Предлогот НАД од когнитивен аспект. Во: *XXXVII Научна конференција на меѓународниот семинар за македонски јазик литература и култура* (Охрид: 15-16 јули 2010), лингвистика. Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј", 93-105.

Мургоски, Зозе (2005). *Речник на македонскиот јазик*. Скопје: З. Мургоски.

*Толковен речник на македонскиот јазик* (2006) Том III (Л-О), гл. редактор: К. Конески, ред.: С. Велковска, К. Конески, Ж. Цветковски. Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Угринова-Скаловска, Радмила (1960). *Значењето на глаголските префикси во македонскиот јазик*. Скопје: Институт за македонски јазик.

Brala, Marija (1999). Paths and boundaries in Croatian prefixed motion verbs: establishing componental relations between form and meaning. Tracy Holloway King, Irina

A. Sekerina, eds., *Annual Workshop on Formal Approaches to Slavic Linguistics: The*

*Philadelphia Meeting 1999*. Ann Arbor: Michigan Slavic Publications, 41-60.

Bybee, Joan, Revere Perkins, William Pagliuca (1994). *The Evolution of Grammar: Tense, Aspect and Modality in the Languages of the World*. Chicago: University of Chicago Press.

Dahl, Osten (1985). *Tense and Aspect System.* New York: Blackwell.

Dickey, Stephen M. (2005). *S-/Z-* and the Grammaticalization of Aspect in Slavic. *Slovene Linguistic Studies* 5: 3-51.

Dickey, Stephen M. (2007). A Prototype account of the development of delimitative *po-* in Russian. Divjak, Dagmar, Agata Kochańska, eds. *Cognitive Paths into the Slavic Domain*. Berlin/NY: Mouton de Gruyter, 329-374.

Filip, Hana (2003). Prefixes and the delimitation of events. *Journal of Slavic Linguistics* 11.1: 55- 101.

Gehrke, Berit (2008). *Ps in Motion: On the semantics and syntax of P elements and motion events*. (Ph.D. Dissertation) LOT: Utrecht.

Goatly, Andrew (2007). *Washing the Brain - Metaphor and Hidden Ideology*. Amsterdam: John Benjamins.

Lakoff, George (1987). *Women, Fire and Dangerous Things: What Categories Reveal about the Mind.* Chicago: University of Chicago Press.

Lakoff, George & Mark Johnson (1980) *Metaphors we live by.* Chicago: University of Chicago Press.

Romanova, Eugenia (2004). Superlexical vs. lexical prefixes. Svenonius, Peter, ed. *Special Issue on Slavic Prefixes,* Nordlyd 32.2. Tromsø: Center for Advanced Study in Theoretical Linguistics, 255-278.

Šarić, Ljiljana (2001). Prepositional categories and prototypes: contrasting some Russian, Slovenian, Croatian and Polish examples. *Glossos*, issue 1, http://seelrc.org/glossos

Svenonius, Peter (2004). Slavic prefixes and morphology: an introduction to the Nordlyd volume. Svenonius, Peter, ed. *Special Issue on SlavicPrefixes,* Nordlyd 32.2. Tromsø: Center for Advanced Study in Theoretical Linguistics, 177-204.

Talmy, Leonard. (2000). Toward a Cognitive Semantics. Cambridge, MIT: MIT Press.

Timberlake, Alan (1985/2007). Aspect, tense, mood. Shopen, Timothy, ed. *Language Typology and Syntactic Description*. Volume III: *Grammatical Categories and the Lexicon*. Cambridge: Cambridge University Press, 280-333.

Tchizmarova, Ivelina K. (2005). *Verbal prefixes in Bulgarian and their Correspondences in American English: A Cognitive Linguistic Analysis*. Ph.D. Dissertation. Ball State University.

Tyler, A. & V. Evans (2003). *The Semantics of English Prepositions*. Cambridge: Cambridge University Press.

*Лилјана Митковска*

# ПРЕДЛОЗИТЕ ЗА ИЗРАЗУВАЊЕ НА ВЕРТИКАЛНАТА ДИМЕНЗИЈА ВО МАКЕДОНСКИОТ И НИВНИТЕ ЕКВИВАЛЕНТИ ВО АНГЛИСКИОТ ЈАЗИК

## 1. Вовед

Со ова излагање имаме за цел да ги испитаме особините со кои се одликуваат предлозите што изразуваат релации на вертикалната димензија во македонскиот јазик и нивните еквиваленти во англискиот јазик. Во анализата поаѓаме од ставовите на когнитивната граматика, според која предлозите претставуваат полисемички единици кои изразуваат мрежа на меѓусебно поврзани значења. Во оваа прилика се решивме да зборуваме за предлозите, инспирирани од далекусежните забелешки на Блаже Конески за природата на значењата на предлозите. Како што е тоа случај во повеќето негови анализи на структурите, и тука, воден од директните проникливи набљудувања на јазичниот материјал, тој доаѓа до заклучоци кои се универзални и секојпат нѐ изненадува колку се тие во согласност со најновите теориски согледувања. Така, забелешката на Б. Конески дека „првобитното значење на предлозите е пространствено ... но од него по пат на пренесување се развиле и ред други значења“ (1987: 507) е наполно во согласност со ставот на когнитивната граматика дека различните значења на предлозите не претставуваат произволен збир на значења, туку се развиваат од едно централно значење по пат на различни когнитивни процеси.

И според оваа теорија, примарните значења на предлозите се просторни. Тие се одраз на начинот на кој човекот го доживува физичкиот свет околу себе и стапува во релација со него (embodied experience) (Tyler & Evans 2003:23-24; Talmy 2000; Langacker 1987, 1991; Sarić 2008; Taylor 2002;). Прототипното значење на еден предлог е одраз на основните просторни претстави што произлегуваат од определена релација меѓу фигурата (figure), т.е. лоцираниот објект (ЛО) и основата (ground), т.е. локализаторот (ЛК). Покрај овие геометриски релации на просторната „сцена“ (статички, т.е. тополошки, и динамички), во значењата на предлозите се рефлектира и „како објектите влегуваат во интеракција едни со други, енергијата што ја упатуваат едни кон други и концеп-

туалните релации меѓу објектите“ (Sarić 2008:18)[1]. Со други зборови, кога некој ентитет се наоѓа во определена просторна конфигурација заедно со друг ентитет, обично се јавуваат важни последици по ентитетите, последици кои имаат свое значење и може да се сфатат како еден вид функционална природа на просторната релација  (Tyler & Evans 2003:26-27). Тоа предизвикува соодветни непросторни инференции кои се основа за развој на апстрактни (т.е. преносни) значења. Поради тоа во анализата на значењата на предлозите и релациите меѓу тие значења треба да се земат предвид сите овие аспекти: тополошкиот, динамичкиот и функционалниот.[2]

Според когнитивната граматика значењата имаат концептуална природа, т.е. семантичката структура претставува конвенционализирана концептуална структура, која се обликува во текот на употребата (Langacker 1991: 108-9; Tyler & Evans 2003: 17; Taylor 2002:472-474). Зборовите не се сметаат само за одраз на реалниот свет или збир на семантички особини, туку како лингвистички поттик на комплексна концептуализација. Со проширувањето на употребата на некој збор или конструкција во сродни контексти, неговото значење се адаптира кон ситуацијата. Така, толкувањето на исказите најчесто не се потпира само на значењето на зборовите, туку на релациите меѓу значењата на јазичните единици и нашето познавање на светот. Поради тоа, истражувачите на полисемичните единици како што се предлозите често се соочени со дилемата кои употреби на единките да ги сметаат за одделни значења што се дел од семантичката мрежа, а кои се само контекстуални толкувања на некое значење.[3]

За да се намали субјективноста во линвистичката анализа ќе ја примениме теориската рамка на Tyler & Evans (2001 и 2003) што е позната како ‘principled polysemy’ (систематична полисемија). Тие предлагаат два критериума според кои може да се определи дали некоја конкретна употреба претставува ново значење или само варијанта: (1) За да се смета за ново значење примерот не треба да има чисто просторно значење или просторната конфигурација меѓу лоцираниот објект (ЛО) и локализаторот (ЛК) треба да биде различна во споредба со другите значења. Промените на особините на партиципантите во соодветната релација не доведуваат до ново значење, туку тие произлегуваат од контекстот и од

---

[1] Apart from geometric relations involved in spatial scenes, the senses of the prepositions reflect “how objects interact with each other, the forces they exert on each other and conceptual relation between the objecs”(Sarić 2008:18).

[2] Во предлозите се концептуализираат повеќе аспекти, имено, тополошки, динамичен и функционален. Тие го одразуваат начинот на кој човекот го доживува просторот: тополошкиот преку перцепција, динамичниот преку акција (движење на телото) и функционалниот преку интеракција на човекот со просторот  (Navarro I Ferrando, 2001).

[3] Види Саздов (2011: 219) за потребата од одделување на семантичките значења од контекстуалните.

нашето познавање на светот. (2) Новото значење мора да се јавува и во примери каде што не зависи од контекстот.[4]

## 2. Изразување на просторната сцена на вертикалната оска

Концептуализацијата на просторниот домен е вкоренета во нашето искуство, но таа е апстрактна и шематизирана, што значи дека не ги одразува сите детали подеднакво туку некои аспекти се поистакнати од други. Покрај ЛК и ЛО во просторната семантика се вклучени и некои други категории (Zlatev 2007: 325-333), меѓу кои референтната рамка и ориентацијата (Frame of Reference and Orientation) се клучни. Геоцентричната рамка во која е вклучена ориентацијата по вертикалната и хоризонталната оска е универзален просторен домен. Според Langacker (1991) и Talmy (2000) ваквата ориентација има пресудна улога во значењето на некои предлози. Тоа е поврзано со нашата позиција во однос на земјината површина, визуелното поле и силата на гравитација. Овде ќе ги разгледуваме релациите што се лексикализираат во просторот по вертикалната оска. Предлозите лексикализираат определени сегменти од просторниот домен по оваа оска и обично повеќе лексеми се групираат и систематски го делат просторот меѓу себе, односно, лексикализираат различни аспекти од тој домен.[5] Покрај ориентацијата, важна улога имаат и други тополошки елементи како што се перспективата и гледната точка на набљудувачот (vantage point). Иако овие особини се концептуални, па според тоа и универзални, познато е дека во различни јазици тие не се групираат на ист начин во лексемите што го кодираат овој домен, па затоа утврдувањето на еквивалентите не е едноставно. Споредувајќи ги македонските и англиските предлози во вертикалната димензија и особините што се вградени во нивните значења ќе испитаме дали може да се утврдат универзални

---

[4] "We suggest two criteria for determining whether a particular instance of a preposition counts as a distinct sense. First, accepting the standard assumption that the primary sense coded for by prepositions is a particular spatial relation between a TR and an LM (…), for a sense to count as distinct it must involve a meaning that is not purely spatial in nature and/or in which the spatial configuration between the TR and LM is changed vis-à-vis the other senses associated with a particular preposition. Second, there must be instances of the senses that are context-independent, instances in which the distinct sense could not be inferred from another sense and the context in which it occurs." (Tyler & Evans 2001:731-732)

[5] Since prepositions delineate a particular zone in a stable domain, their scope depends on the surrounding prepositions which also participate in the division of that portion of the domain. This division is partially oppositional (Tyler & Evans 2003:107-110). They may group together in subsets and act as 'lexical contrast sets' according to various aspects of the spatial domain. However, their functional consequences may not be in opposition, but remain unique because human experience related to each domain may not be in simple opposition (e.g. experiencing the position above ground and under ground (Tyler & Evans 2003:108)).

принципи во распределбата на просторните значења по предлозите во еден домен и преносните значења што произлегуваат од нив.

Вертикалната оска во однос на земјината површина е вградена во значењето на повеќе предлози во македонскиот и во англискиот јазик (Сл. 1). Главната ориентација е горе – долу, и основната поделба е меѓу предлозите кои го лоцираат ЛО во просторот погоре од точката на референција (ЛК), и оние кои го прикажуваат ЛО подолу од ЛК. Геометриски овие две релации се симетрични опозиции, но во употребата тие не се секојпат симетрични. Во своите основни значења тие проектираат дводимензионална претстава и не се динамични, односно немаат вграден Пат.[6] Покрај тоа, во рамките на двата под-домена (горе и долу), јазиците може да изразуваат посуптилни дистинкции делејќи ги полињата понатаму по определени димензии. Како што се гледа од Сл. 1, тоа е поизразено во англискиот јазик. Се поставува прашањето кои се тие димензии кои се лексикализираат во англискиот јазик и дали и како се тие изразени во македонскиот.[7]

| | македонски | англиски |
|---|---|---|
| погоре од | | |
| ↑ | | above |
| | над | over |
| | преку<br>на врз | on |
| | под | under<br>underneath, beneath |
| ↓ | | below |
| подолу од | | |

*Слика 1. Дистрибуција на македонските предлози и нивните англиски еквиваленти на вертикалната оска*

---

[6] Тродимензионална претстава се проектира во некои значења на ПОД и UNDER, за кои ќе зборуваме подолу. Најчесто динамиката на сцената може да се воведе преку глаголот или прилогот (на пр. *Ја закачивме сликата над троседот.* 'We hung the picture over/above the sofa.'). Значењата на англискиот предлог OVER, во кои е вграден Пат, не се еквиваленти на македонскиот предлог НАД, туку на ПРЕКУ и во нив се јавува комбинација на вертикалната и хоризонталната димензија.

[7] Повеќе автори предлагаат дека важна улога во поделбата на полето на вертикалната оска има одвоеноста на ЛО од ЛК по вертикала, од потенцијален контакт до исклучување на контакт (на пр. Brala 2005 го користи терминот attachment 'блискост', Tyler & Evans 2003, Lindstromberg 2010, 'dimensionality' и 'potential contact').

Во оваа презентација ќе разгледаме: (а) кои се тие особини кои се комбинираат со вертикалната димензија во просторните значења на предлозите во македонскиот јазик и како функционалните импликации доведуваат до преносни значења; (б) потоа ќе ги разгледаме еквивалентите во англискиот јазик. Со оглед на тоа дека во еден предлог се конципираат повеќе различни особини, се поставува прашањето дали може да се издвојат некои регуларности во распределбата на особините во просторните значења и во механизмите на деривирање на преносните значења.

Прво ќе ги разгледаме предлозите што го делат просторот од горната страна на ЛК, а потоа оние на долната страна. Анализата ќе ја започнеме со македонскиот јазик: ќе ги разгледаме просторните значења на главните предлози и преносните значења што се развиваат од нив. Потоа ќе анализираме како тие значења се распоредени по англиските предлози кои изразуваат релации по вертикалната димензија. На крајот ќе споредиме во која мера се предлозите од овие два под-домена во симетрична опозиција.

## 3. Предлозите распоредени на вертикалната оска погоре од ЛК

Во македонскиот јазик главната поделба е хоризонталната оска на која се наоѓа ЛК. На горната страна се јавуваат повеќе предлози, но вертикалната ориентација не е подеднакво важна за сите: во некои таа има доминантна улога (НАД и ПОД), а во некои помалку истакната (ВРЗ, НА и ПРЕКУ). Вторите имаат повеќе употреби во кои вертикалната ориентација на ЛО во однос на ЛК се губи (*слика на ѕидот; слој малтер врз/преку фреските*). На Сл. 2. е прикажана концептуалната мрежа на значењата што се изразуваат со предлогот НАД – просторни и преносни.




*Слика 2. Концептуалната шема на значењата на НАД (според Митковска, Бужаровска 2011)*

Во англискиот јазик под-доменот од горната страна на ЛК е распределен главно на два предлога OVER и ABOVE. Според Tyler & Evans (2003: 64-65, 110) и двата предлога имаат исто потекло и се поврзуваат со *upari* од санскрит.[8]

3.1. *Значења во кои е вградена особината 'преклопување'*

Сите значења на предлогот НАД се концентрираат околу значењето 'погоре од ЛК' и тоа значење е единственото што е константно во апстрактната претстава за релациите што се означуваат со него. Важна особина по која се делат сите значења на НАД е поклопувањето (целосно или делумно) на вертикалните проекции на ЛО и ЛК: двете под-значења ги означивме со 'преклопување' и 'непреклопување'.

Во примерите (1) и (2), кои го претставуваат прототипот на овој предлог (П1), НАД може да има смисла само ако вертикалните проекции на двата партиципанта се преклопуваат во некоја точка. На пр. реченицата

---

[8] Според NODE формата на предлогот ABOVE во староанглискиот е *abufan* <a 'on' + bufan (bi 'by'+ufan 'above). Предлогот OVER, во староанглиски *ofer*, претставува индоевропски збор (првобитно компаратив од елементот претставен со *–ove* во *above*).

во (1) би била нелогична ако е ламбата надвор од контурите на масата; или реченицата во (2) ако е птицата по хоризонтала подалеку од куќата (иако и тука постои одредена флексибилност).

(1)Над масата имаше ламба. 'There was a lamp over/above the table.'

(2)Птицата кружеше над куќата. 'The birds circled above/over the house'

Во македонскиот јазик НАД не е маркиран по оддалеченост, па може да се употребува и за релации во кои ЛО е многу оддалечен од ЛК (пример 2) или кога е многу близок, како во (3).

(3)Над вратата имаше плоча со натпис. 'There was a board with an inscription above/over the door.'

Поради таквата неспецифицираност во предлогот НАД можеле да се развијат спротивни функционални значења. Од една страна значењето на 'далеку над', т.е. 'недостижно', кое се развило во преносното значење на 'супериорност' (пример 4).

(4)а. Нашата основна и трајна обврска, над сите интереси и разлики што ги имаме, е мирот.

'Our basic and lasting obligation, above all interests and differences we have, is peace.'

б. Издигање над сите разлики. 'Rising above all differences.'

Од друга страна, во НАД се јавува и значењето на 'потенцијален контакт', пример (5), каде НАД се преклопува со предлозите ВРЗ и ПРЕКУ. Меѓутоа, со НАД не се тврди дека има контакт, туку тој може да се имплицира од контекстот. Во ова значење, вертикалната ориентација не е задолжително присутна. Функционалната компонента на покриеност, па дури и прикриеност има важна улога.

(5)а. Го облече мантилот над/врз/преку ношницата и излезе.

'She put the coat over her nighty and left.'

б. Пудингот се налева над слојот од бисквити ...

'The pudding is poured over the laier of biscuits…'

Двата предлога во англискиот јазик што го делат просторот по вертикалата од горната страна на ЛК (ABOVE и OVER) имаат слични значења па затоа во прототипното значење (П1) често се заменливи и може подеднакво да се јават како еквиваленти на НАД (пример 1-3). Меѓутоа, тие не се целосни синоними. Некои автори тврдат дека се работи за

разлики во оддалеченоста: ABOVE упатува на помалку дефинирана локација отколку OVER, физички повисоко од ЛК (Kreitzer 1997, според Tyler & Evans 2003: 110). Сепак, геометриските величини може субјективно да се толкуваат. Всушност, најсуштествената разлика меѓу двата предлога е функционална. Tyler & Evans (2003: 110-115) даваат уверливи аргументи за тоа дека OVER имплицира „ЛО е потенцијално достапен за ЛК", односно, концептуална поврзаност меѓу ЛО и ЛК, додека ABOVE означува непремостливо растојание меѓу ЛО и ЛК (ЛО не е потенцијално достапно за ЛК). Англиските еквиваленти на значењата изведени од П1 се во согласност на ова тврдење.

Во преносното значење НП1 – супериорност, очекувано се јавува ABOVE (пример 4 погоре), бидејќи покрај асоцијацијата со повисока позиција, ова значење имплицира оддалеченост и неповрзаност (сп. пример 6).

(6)I am above that sort of thing. (Lindstromberg 2010: 117) 'Јас сум над тие работи.'

[со парафраза ~too moral or cultured to have contact with *x* 'премногу морален или цивилизиран за да има контакти со *x*']

Кога се работи за потенцијален контакт, англискиот еквивалент е единствено OVER (пример 5). Во ова значење забележуваме внесување на хоризонталната димензија (above and over) исто како и во македонскиот јазик, но ваквото НАД нема многу широка употреба (често се заменува со ВРЗ и ПРЕКУ). За разлика од тоа, во англискиот јазик предлогот OVER се зацврстил во ова значење и се проширил на повеќе соседни значења, со или без вклучен контакт, кои не влегуваат повеќе во опсегот на НАД, туку се еквиваленти на предлогот ПРЕКУ: jump over the fence 'прерипне преку оградата', walk over the bridge 'премине преку мостот', hang the jacket over the chair 'го префрли палтото преку столот', don't lean over the window 'не навалувајте се преку прозорецот'.[9]

3.1. *Значења во кои е вградена особината 'преклопување'*

Другата низа на значења на НАД се развива од топографското значење (П3), каде што ЛК и ЛО немаат заедничка вертикална оска, но се лоцирани на заедничка издигната земјина површина (рид, планина, возвишение), која има функција на вторичен локатор (Talmy 2000: 203). Во примерот (7) учесниците во релацијата се наоѓаат на различна надморска висина, со што се задржува значењето 'погоре од', но вертикалните оски им се паралелни. Ова е важен елемент кој доведува до функцио-

[9] Подеталното разгледување на овие значења и нивните еквиваленти во македонскиот јазик е надвор од опсегот на оваа статиај.

налното значење споредба – 'повисоко од', кога учесниците ќе се најдат во близина на иста подлога без елевација: значење П4 (пример 8).

(7) Над куќата имаше големо дрво. 'There was a big tree above the house.'

Во шумата над браната изградија хотел. 'A hotel was built in the forest above the dam.'

(8) Цветот се издигна над оградата па секој можеше од надвор да го види. 'The flower rose above the fence so anyone could see it from the outside.'

Сметаме дека токму од оваа импликација се развиле преносните значења на споредба (повеќе од), односно, споредба со некој стандард, кој не мора да биде материјален (пример 9), што е многу продуктивен модел во македонскиот јазик.

(9) а. Температурата се искачи над нулата. 'Temperature rose above zero.'

б. Трошеле далеку над своите можности. 'They have spent far above their means.'

Во просторните значења што изразуваат релации меѓу ентитети чии вертикални проекции не се преклопуваат, го среќаваме ABOVE како еквивалент на НАД кога се работи за нагорна перспектива (пр. 7 и 8), додека кај надолната перспектива се јавува OVER. Така, топографското значење (П3) се изразува со ABOVE (пример 7). Овој предлог се употребува и кога се работи за паралелно поставени ентитети на заедничка хоризонтална основа (П4) (пример 8) и за преносното значење на споредба (НП2) (пример 9).

Слично на споредбеното значење е изразувањето надминување на некоја мера што се изразува со OVER, како во пример (10). Мотивацијата за ова значење е просторната претстава прелевање преку граничникот, што се поврзува со П2, особено со хоризонталните значења на OVER (НП4).[10] Еквивалент на ова значење во македонскиот јазик е предлогот ПРЕКУ, кој во ваквите ситуации често е синоним на НАД. Концептуализацијата на надминување на некој стандард по хоризонтала или по вертикала не дава големи разлики во значењето, па затоа често двата предлога и во англискиот и во македонскиот може да се заменат, иако во некои контексти пообичен е едниот или другиот предлог. Меѓутоа, кога

[10] Tyler & Evans (2001: 749, 756) разликуваат две слични значења на OVER, едното (excess I – above and beyond) се поврзува со просторното значење во се вклучува и хоризонталната ориентација, а другото (excess II – over and above) со значењето на вертикална ориентација.

стандардот е апстрактна именка (некоја особина) ABOVE, односно ПРЕКУ, е единствениот избор (пр. 11).

(10) The concert attracted over/??above 6000 spectators. 'Концертот привлече над/преку 6000 гледачи .'

(11) His results were above /*over our expectations. 'Неговите резултати беа над/*преку нашите очекувања.'

Просторното значење П5 исто така проектира релација меѓу два ентитета кои се поставени на заедничка основа, но се разликува од П4 по перспектива (vantage point): додека во П4 вниманието на набљудувачот е насочено од долу нагоре (како во сите други значења на НАД), овде перспективата е надолу. Притоа, проекциите на ЛК и ЛО не мора да се преклопуваат, но тоа не е исклучено – во примерот (12а) тоа не е определено, додека во (12б) се претпоставува дека профилираниот дел од ЛО се преклопува по вертикала со ЛК. Поради тоа ова значење е поврзано и со двете серии на значења на НАД – оние што произлегуваат од П1 и од П3. И во двата случаја англискиот еквивалент е OVER.

(12) а. Карпата стои немо над бездната. 'The rock stands silently over the abyss.'

б. Се надведе над бунарот да види колку е длабок.
'She leaned over the well to see how deep it was.'

Надолната перспектива импликува функционално значење на насоченост на вниманието, т.е. влијание што понатаму се развило во преносните значења на 'контрола' (пример 13).[11]

(13) а. Кој има контрола над интернетот? 'Who has control over the internet.'

б. Општината ја докажа сопственоста над зградата.
'The municipality proved ownership over the building.'
в. Only a win over Milan will satisfy us. (од Lindstromberg 2010: 119)
'Само со победа над Милано ќе бидеме задоволни.'

Имајќи ги предвид овие основни просторни значења, преносното значење НП3 – 'внимание и контрола' очекувано секојпат се пренесува со OVER (сп. примерите во 13). Ова значење е производ на комбинација од различни функционални импликации на предлогот OVER (близина, потенцијален контакт и влијание), но сметаме дека е најважна надолната перспектива, која се развива во некои просторни значења (сп. пример 12).

[11] Подетално објаснување за ова значење е дадено во Митковска и Бужаровска (2011).

## 4. Предлозите распоредени на вертикалната оска подолу од ЛК

Во своето најопшто значење ПОД е во опозиција со НАД. На Сл. 3 е прикажана концептуалната мрежа на просторните и преносните значења на предлогот ПОД во македонскиот јазик и еквивалентите во англискиот. Како и кај НАД, особината 'преклопување/непреклопување на вертикалните проекции' е важна карактеристика по која се разграничуваат значењата и која има важна улога во изборот на англискиот еквивалент. Во англискиот јазик под-доменот од долната страна на ЛК е распределен главно на два предлога UNDER и BELOW, но блискозначни се и UNDERNEATH и BENEATH кои имаат поограничена употреба и се стилски обоени.[12]




*Слика 3. Концептуалната шема на значењата на ПОД (според Mitkovska & Bužarovska 2011)*

Како и кај НАД, но во спротивен правец, во основното значење на ПОД (П1) ЛО се концептуализира како одвоен од ЛМ по вертикала, со тоа што нивните вертикални проекции во голема мера се преклопуваат. Физичките особини на вклучените објекти може да варираат, а компонентата Пат може да произлезе од контекстот (пример 14). Првата импликација на

[12] Потеклото на двата основни англиски предлога според NODE е: under < Old English, of Germanic origin; below < late Middle English: BE 'by' + the adjective LOW;

ПОД е блискост и потенцијален контакт. Во примерот (15) контактот го претпоставуваме поради нашето познавање на природата на перниците (сп. *Париӣе ӣи чувале ӣод шифоњероӣ*, каде е можно двојно толкување во зависност од природата на шифоњерот).

(14) Не ја паркирај колата под дрвото. /Колата стои под дрвото.
'Don't park the car under/below the tree./The car is under/below the tree.'

(15) Парите ги чувале под перница. 'Some kept the money under/??below the pillow.'

Како еквиваленти на значењето П1 на ПОД може да се јават сите четири англиски предлога, но постои разлика во функционалните значења: предлогот UNDER е најнеутрален бидејќи означува потенцијален контакт и импликува близина (симетрично спротивен од OVER), додека BELOW импликува одвоеност /-контакт/ (симетрично спротивен од ABOVE).[13] Поради тоа во примерот (14) и двата предлога се прифатливи, но во (15) BELOW не го доловува истото значење.

По пат на метонимија од прототипното значење П1се развиле преносни значења во кои ЛК асоцира во каква ситуација е вклучен ЛО. Сп. пример 16: (а) капење, (б) беа заклучени, (в) набљудување, испитување.

(16) Деца, сите веднаш под туш! 'Kids, off you go under the shower!';
Лековите се чуваа под клуч. 'Medicine was kept under lock and key';
Тутунските босови под микроскоп. 'Tobacco bosses under microscope'

Очекувано, преносните метонимични значења на англиски се изразуваат со UNDER бидејќи функционалното значење на близина импликува 'влијание' (пример 16). Истите синтагми со BELOW би означувале само просторни, но не и преносни релации (сп. *A crack in the tile below the shower* 'пукнатина во плочката под тушот').

Претпоставуваме дека кога се изразува непостоење на одвоеност по вертикала меѓу ЛК и ЛО се добива посебно просторното значење П2. Значењето на блискост импликува постоење на целосна поклопеност и опколеност на ЛО со ЛК (immersion 'потопеност') (пример 17), што ѝ дава тродимензионалност на сцената и го приближува кон предлогот ВО (*ӣрадоӣ е во снеӣ*). Ваквата концептуализација е резултат на перцепцијата од нашето искуство: најприродно сценарио е хоризонталната површина

---

[13] Tyler & Evans 2003, Lindstromberg 2010

на земјата или водата како ЛК, која го прикрива ЛО што се наоѓа од долната страна и е целосно опколено со земја, односно вода.

(17) Целиот град е под снег. 'The whole city is under/ underneath/beneath/*below snow.'

Во англискиот јазик BELOW, како што може да се очекува, не се јавува во значењето П2 (потопеност, опколеност), каде што UNDER е нај-добриот еквивалент (пример 17). Предлозите UNDERNEATH и BENEATH не исклучуваат контакт и може да асоцираат потопеност.[14]

Меѓутоа, самостојниот статус на ова значење е проблематичен, бидејќи најчесто тоа произлегува од контекстот. На пример, во (17) снегот обично го обвива градот, за разлика од облаците (*Целиот град е под облаци*). Сепак, ова значење го издвојуваме како посебно значење на ПОД поради тоа што во него поистакнато се појавува специфична функционална импликација на опколување и опфаќање од што се развиваат преносните значења 'влијание' и 'контрола' (НП2): *под заштита, под закана, под истрага, под гаранција, под контрола, под опсада, под дејство на алкохол*. Во овие конструкции ЛК го претставува дејството во кое е вклучен, односно, на кое е подложен ЛО и кое има некакво, најчесто негативно, влијание врз него. ЛК е во подредена позиција и немоќен, односно, пасивен учесник. Поради тие причини, во англискиот јазик предлогот UNDER се користи за сите варијанти на преносното значење 'влијание и контрола' (пример 18).

(18) *under protection* 'под заштита', *under threat* 'под закана', *under investigation* 'под истрага', *under warranty* 'под гаранција', *under control* 'под контрола', *under siege* 'под опсада', *under influence of alcohol* 'под дејство на алкохол'.

Изгледа контрадикторно дека и НАД и ПОД (OVER и UNDER) развиле значење на 'влијание и контрола', но всушност и овде двата предлога ја прикажуваат ситуацијата од спротивни аспекти, т.е. проектираат спротивна комуникациска хиерархија на партиципантите (пример 19).

(19) Компанијата и понатаму е под контрола на државата. 'The company is still under state control.'

Државата и понатаму има контрола над компанијата. 'The state still has control over the company.'

---

[14] Според Lindstromberg (2010: 159), UNDERNEATH означува 'директно под' и затоа има функционално значење 'наполно скриен', а BENEATH малку асоцира на контакт, има драматичен ефект и е малку архаичен.

Топографското значење на ПОД (П3) е „симетрично" спротивно од соодветното значење на НАД, односно, го лоцира објектот подолу од ЛК на некое возвишение (пример 20).

(20) Се запали шумата под манастирот. 'The forest below/*under/ *beneath/*underneath the monastery caught fire.'

Значењето на лоцирање на објектите на две замислени паралелни оски блиску поставени на заедничка основа е помалку застапено (пример 21), но сметаме дека е значајно за развојот на преносното значење на споредба (пример 22).

(21) Децата си играа во дворот под прозорецот. 'The children played in the yard below/under the window.'

(22) а. Температурата е под нулата. 'The temperature is below zero.'

б. Патиштата ни се под европските стандарди. 'Our roads are below European standards.'

в. Не можете да влезете ако сте помлади од 21 година. 'You can't go in if you are under 21'.

Топографското значење на ПОД, во англискиот се пренесува само со предлогот BELOW, кој е во овој случај симетрично спротивен со ABOVE. Другите предлози би асоцирале друго значење (пример 20). Меѓутоа во значењето П4, каде паралелните вертикални оски се многу блиску, се употребува и UNDER (а и UNDERNEATH/ BENEATH се можни) но со малку различни нијанси во значењето (пример 21). Сметаме дека и распределбата на двата предлога во означувањето на споредба/ мера е во врска со тие разлики: BELOW се употребува за споредба со некој стандард (спротивно симетрично со ABOVE), додека UNDER асоцира помала мера/количина (спротивно симетрично со OVER) (сп. Пример 22а. и б. со 22в.).

## 5. Заклучни забелешки

Во анализата на предлозите што изразуваат релации на вертикалната димензија покажавме дека семантичките параметри според кои се разграничуваат просторните значења се одделуваат и како мотивирачки за непросторните значења: потенцијален контакт vs. одвоеност; преклопување на вертикалните проекции vs. непреклопување (паралелни оски); нагорна vs. надолна перспектива.

Може да се каже дека истите параметри се важни и во македонскиот и во англискиот јазик, иако во македонскиот се само подзначења на исти лексеми, а во англискиот тие се распоредени во повеќе предлози.

Всушност, англиските еквиваленти се доказ за посебноста на значењата вклучени во македонските предлози. Уште повеќе што и линијата на развој на непросторните значења е паралелна. Тоа упатува на универзалноста на концептуализацијата на просторните релации без разлика на тоа како тие во конкретниот јазик ќе се изразуваат. Македонските говорители се свесни за разликите во сцените што се претставуваат со предлозите НАД и ПОД иако тие немаат посебна лексичка репрезентација. Веројатно поради тоа и можат да ги разберат и усвојат разликите меѓу англиските предлози, кога доволно ќе се запознаат со нивната употреба.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Конески, Блаже (1987) *Граматика на македонскиот јазик*. Култура, Скопје.

Митковска, Лилјана, Елени Бужаровска (2011) Предлогот НАД од когнитивен аспект. Во: XXXVII Научна конференција на меѓународниот семинар за македонски јазик литература и култура (Охрид: 15-16 јули 2010), лингвистика. Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј", 93-105.

Мургоски, Зозе (2005) *Речник на македонскиот јазик*. З. Мургоски, Скопје.

*Речник на македонскиот јазик* со српскохрватски толкувања, ред. Б. Конески; том I (А-Н), составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски. Скопје, 1961.

Саздов, Симон (2011) За полисемноста на предлозите во македонскиот јазик. Во: XXXVII Научна конференција на меѓународниот семинар за македонски јазик литература и култура (Охрид: 15-16 јули 2010), лингвистика. Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј", 217-231.

*Толковен речник на македонскиот јазик*, том III (Л-О), гл. Редактор: К. Конески, ред.: С. Велковска, К. Конески, Ж. Цветковски, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2006.

*Толковен речник на македонскиот јазик*, том IV (П-О), гл. Редактор: К. Конески, ред.: С. Велковска, К. Конески, Ж. Цветковски, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2008.

Brala, M. (2005) Crosslinguistic diversities and cognitive universals in the semantic domain of superposition. Во: Granic, J (ed). *Semantika prorodnih jezika i metajezika semantike*. Zagreb/Split: Hrvatsko drustvo za primijenjenu lingvistiku, 89-100.

Lakoff, George (1987). *Women, Fire and Dangerous Things: What Categories Reveal about the Mind.* Chicago: University of Chicago Press.

Langacker, R. W. (1987) *Foundations of Gognitive Grammar*. Vol. I: Theoretical Prerequisites. Stanford: Stanford University Press.

Langacker, R. W. (2008) *Cognitive Grammar.* Oxford: Oxford University Press.

Lindstromberg, S. (2010) *English Prepositions Explained: Revised edition*. Amsterdam: John Benjamins.

Mitkovska, Liljana & Eleni Bužarovska (2011) Expression of the vertical dimension: South Slavic vs. English prepositions. Презентација на *The annual conference of the British Association for Slavonic and East European Studies* (BASEES) Cambridge (UK).

Navarro i Ferrando, Ignasi & Castelló se la Plana (2001) Is function part of the literal meaning of English prepositions? In: Šarić, Ljiljana & Donald F. Reindl (eds) *On Prepositions*. Studia Slavica Oldenburgensia 8. Bibliotheks- und Informationssystem der Universität Oldenburg, 39-62.

Pearsal, Judy (1998) *The New Oxford Dictionary of English* (NODE). Oxford University Press.

Rasulić, Katarina (2004) *Jezik i prostorno iskustvo.* Beograd: Filološki fakultet

Šarić, Ljiljana (2008) *Spatial Concepts in Slavic: A Cognitive Linguistic Study of Prepositions and Cases*. Wiesbaden: Harrassowitz Verlag

Talmy, L. (2000) Toward a Cognitive Semantics. Cambridge, MIT: MIT Press.

Taylor, John R (2002) *Cognitive Grammar*. Oxford: Oxford University Press.

Tchizmarova, Ivelina K. (2005) *Verbal prefixes in Bulgarian and their Correspondences in American English: A Cognitive Linguistic Analysis*. Ph.D. Dissertation. Ball State University.

Tyler, A. & V. Evans (2001) Recognizing prepositional polysemy networks: the case of *over* . *Language* 77 (4): 724-765.

Tyler, A. & V. Evans (2003) *The Semantics of English Prepositions*. Cambridge: Cambridge University Press.

Zlatev, Jordan (2007) Spatial Semantics. In: Geeraerts, Dirk, Hubert Cuyckens (eds.), *The Oxford Handbook of Cognitive Linguistics*, Oxford University Press, 318-350.

Liljana Mitkovska

# PREPOSITIONS EXPRESSING THE VERTICAL DIMENSION IN MACEDONIAN AND THEIR EQUIVALENTS IN ENGLISH

*(Summary)*

The goal of this paper is to investigate the properties involved in coding the verticality dimension in Macedonian, applying the cognitive semantics approach as advocated by Talmy (2000). Even though this theory has advanced only recently, in Koneski's work we often find explications corresponding to the Cognitive Grammar principles. Thus regarding the prepositions, his claim that their primary meaning is spatial and that the other meanings have derived from it through various ways of transition (Koneski 1987: 507) is entirely in line with the cognitive approach and it is the starting point for the research presented in this paper. We will investigate the features which specify geometries, perspective point, and distribution of attention of the spatial prepositions that divide up the vertical domain. More specifically, the analysis focuses on how these features are distributed in the lexical meaning of particular spatial prepositions in Macedonian and the way these prepositions relate to their English counterparts. It is then investigated how such specified meanings are connected to particular non-spatial meanings of these prepositions, proposing some plausible derivation paths. English equivalents serve as a proof for the proposed meaning distinctions in the Macedonian spatial prepositions and the non-spatial meanings derived from them.

*Елизабе̄та Бандиловска-Ра̄ловска*

# ОПИСНИТЕ ПРИДАВКИ ВО ГРАМАТИКАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Придавките во македонскиот јазик биле предмет на интерес во повеќе научни трудови од наши познати лингвисти: Б. Конески (1976), Љ. Спасов (1981), Б. Марков (1988), Б. Корубин (1990), Л. Минова-Ѓуркова (1994), К. Конески (2003), С. Велковска (1998), М. Киш (2005), С. Велева (2006) и др., и притоа биле разгледани од различни аспекти: морфолошки, зборообразувачки, синтаксички, историски. Во однос на дефинирањето на самиот поим *̄ридавка*, дефинициите не отстапуваат од правилото за строго граматичко детерминирање на придавките како универзална зборовна група, а како најопшта ја издвојуваме дефиницијата на Б. Конески, според кој, *̄ридавка̄та означува некој ̄ризнак на ̄редме̄то̄ш шо̄ ̄го о̄ределува сам ̄о себе или, ̄ак, во однос с̄рема некој дрӯг ̄редме̄т*. Оваа дефиниција и класичната обработка на придавката во Граматиката на Блаже Конески ја претставуваат основата на нашиот пристап кон описните придавки и нивното разгледување од семантички аспект. Оттука произлегува и нашата цел - навраќањето кон Граматиката на Конески да ја дополни и да ја дооформи граматичката слика за описните придавки од лексичко-семантички аспект, укажувајќи на широките можности за нивно научно истражување во рамките на лексичката семантика. Притоа нашиот интерес го насочуваме кон давањето прецизна дефиниција за описните придавки како подгрупа во категоријата придавки и кон давањето семантичка интерпретација на изведувањето описни придавки од други зборовни групи.

Ако излеземе од строгите граматички рамки и се послужиме со лексичко-семантички средства, за придавките би кажале дека се зборови со кои истовремено именуваме и означуваме: внатрешни и надворешни особини на човекот и на неговиот свет; постојани и променливи својства на поимите и на предметите; позитивни и негативни карактеристики на она што веќе е именувано и означено со именките. Со помош на придавките многу полесно го доближуваме и го зачувуваме во нашата свест конкретниот поим на кој не му го помниме само името туку и неговите својства и особини: каков е по изглед, по боја, по димензија итн. Колку повеќе го поставуваме прашањето *каков* толку повеќе во нашата

свест се зацврстува визуелната претстава за конкретниот поим, се конкретизира неговиот надворешен опис во нашата внатрешна слика. Значи, означувајќи одделни својства и особини, *описниите придавки ги дефинираме како сииаиични определби кои даваат некаков опис шио ја оформува прешсшаваша за конкрешниош поим во нашаша свесш, односно описниише придавки се јавуваат како дешерминашори на именкише кои ни помагаат да ги конкрешизираме во нашаша јазична сшварносш и да го декодираме нивношо значење. Тие поседуваат изразена квалификашивна семаншичка вредносш со која ги ошкриваат внашрешниише и надворешниише својсшва и особини на поимош шшо го определуваат*. За да можат да ја остварат ваквата квалификација, на описните придавки им е потребен простор за пројавување, а именската синтагма го претставува токму тој минимален контекст за нивна лексичко-семантичка реализација.

Ваквата способност, на описните придавки (ОП) им овозможува да ја претставуваат најбројната група во категоријата придавки. Поголемиот дел од нив, особено простите, неизведени придавки, располагаат со богата семантичка содржина и можност за воспоставување различни парадигматски односи. Во помала мера, оваа карактеристика ја среќаваме и кај материјалните придавки, кај односните придавки, како и кај одделни именки кај кои настанала адјективизација на некои од именските значења.

Корпусот на ОП во македонскиот јазик го сочинуваат помал дел прости, неизведени ОП и многу поголем дел изведени, мотивирани придавки добиени по пат на семантичко варирање – деривација и полисемија. Изведените ОП се мотивирани од именки, придавки и од глаголи (поретко и од други зборовни групи – заменки, прилози, броеви, предлози) и имаат заеднички дел со зборот од кој се изведени (*лад – ладен, врнеж – врнежлив, жила – жилесш*), ист завршеток како и некои други зборови (*бурен, гневен, злобен: лесен, јасен, корен*), блиска семантичка врска со другите истокоренски зборови (*сшуд – сшуден – сшуденикав – сшуденило – сшуденина*) и иста или слична семантичко-категоријална вредност со зборовите со ист завршеток (*веировиш – висшиниш – даровиш – жаловиш*). Изведените ОП привлекуваат внимание со својата семантичка разновидност во однос на мотивацијата и во однос на оформувањето на значенската интерпретација, односно со неможноста морфолошкото врзување на еден суфикс со една зборообразувачка основа да резултира со една иста семантичка парафраза (спореди: *зимно време, зимна облека, зимни посеви*). Ова значи дека семантичката идентификација на изведената ОП во голема мера зависи од семантичкиот карактер на именката покрај која стои како нејзина определба што укажува на фактот дека ОП семантички се конкретизира во рамките на именската група со воспоставување различни контекстуални врски и во зависност од семантичко-синтаксичката функција што ја врши во реченицата. Во продолжение ќе се задржиме на описните придавки изведени од именки, придавки и од глаголи.

Резултатите од анализата на ОП изведени од именки покажаа дека тие поседуваат широк опсег на значенско покривање, на конкретна и на апстрактна сфера, при што до израз доаѓаат: семантичкиот опсег на широката значенска покриеност што продуцира повеќезначност и неопределеност во реализираните семантички содржини; семантичка поливалентност на зборообразувачките модели (*гневен 1. што е исполнет со гнев; 2. што чувствува гнев; ѕвезден 1. што е со ѕвезди; 2. што е исполнет со ѕвезди; опашест 1. што има опашка; 2. што личи на опашка;* и дублетност на формите според семантичката содржина (*дамкав = дамчест, кален = каллив, крилат = крилест*).

Придавките како мотивирачка основа за изведување ОП имаат скромен опсег на значенско покривање кој опфаќа само две семантички димензии: боите и човечките особини (физички и духовни), а тоа се должи на поседувањето иста семантичка содржина, но со помал или со изменет интензитет кај мотивираната во однос на мотивирачката придавка, што ни ја дава можноста да ги наречеме придавски деминутивни форми кога се реализираат како придавки на субјективна оцена (*беликав, дебеликав, малечок*) или да ги именуваме како дублетни придавки добиени според различни зборообразувачки модели, кога се рализираат како синонимиски низи од семантички истозначни придавски деривати (*глупав – глуп, седав – сед, кадарен – кадар*).

Глаголите како мотивирачка основа за изведување ОП заземаат посебно место во покривањето на семантичкиот простор што ѝ припаѓа на оваа категорија придавки. Специфичноста се должи на присуството на извесен број придавки кои претставуваат партиципи во старословенскиот јазик и во некои современи словенски јазици, како и на сѐ поизразениот степен на адјективизација на единствениот зачуван партицип во македонскиот јазик, претставен преку глаголската придавка. ОП изведени од глаголи, без оглед дали ќе ги именуваме како *девербативни придавки со партиципско потекло* или *девербативни придавки образувани со различни суфикси*, се одликуваат со следниве карактеристики: едноставно препознавање на семантичките елементи, семи во семантичката содржина што овозможува лесно семантичко декодирање на квалификативната вредност во процесот на јазична конкретизација; постоење дублетни, синонимиски форми образувани според различни зборообразувачки модели во рамките на семантичката категорија што ја покриваат девербативните придавки, на пример: *боцкав = боцлив, ѕвечкав = ѕвечлив, имашлив = имотен = имашен, лажлив = лажовен, леплив = лепкав, работлив = работен, сипкав = сиплив;* но и во рамките на целокупниот семантички простор што им припаѓа на ОП при што во формирањето на синонимиската низа учествуваат девербативни и деноминални придавки, на пример: *дамкосан = дамкав = дамчест, крвјосан = крвав, мувлосан = мувлив, јадосан = јаден, бигоросан = бигорлив*; постоење можност за семантичко толкување засновано врз субјективната оценка на средината

како еден од можните начини за интерпретирање на значенската димензија што ја покриваат некои девербативни придавки, на пример: *валкан, вреден, ѓален, личен, мачен, пријатен*; постоење двојна мотивација кај повеќето девербативни придавки образувани со суфиксите *-ачки, -ечки* од кои помал дел располагаат со семантичка содржина која им овозможува припадност кон групата на ОП (*важечки, купечки, носечки, патувачки*) за разлика од многу поголемиот број вакви образувања кои се однесуваат како односни придавки и се образуваат исклучиво со суфиксот *-ачки*, на пример: *борачки, гласачки, дувачки, играчки, копачки, лизгачки, сејачки*; постоење можност за двојна мотивација (од именка и од глагол) и за тројна семантичка интерпретација кај одделни девербативни придавки образувани со суфиксот *-ен*, на пример, придавката *димен* во првото значење се реализира како деноминална (*димни облаци = облаци од дим*), во второто значење се реализира како девербативна придавка образувана со суфиксот *-ен* (*димен барут = барут што дими*), а во третото значење е глаголска придавка (*димено месо = месо што е добиено со димење*);

Посебно внимание заслужува глаголската придавка и нејзината идентификација како ОП. Она што ја доближува глаголската придавка до категоријата на придавките се случаите кога таа, поседувајќи својства на придавка, се однесува како типична ОП, односно остварува атрибутска служба и пројавува можност за супстантивизација, па дури и за целосно преминување во категоријата на именките (на пример: *готвено, крадено, минато, печено, пишано, предено, речено, судено, сучено*). Вистински знак или показател дека една глаголска придавка целосно преминала во категоријата на ОП е моментот кога таа ќе оствари преносно значење што ѝ овозможува, од една страна, поголемо оддалечување и значенско разликување од мотивирачката глаголска основа и, од друга страна, попримање квалификативна семантичка вредност и навлегување во категоријата на придавките. На пример, кога ќе кажеме *валкан човек* не мислиме само на човек што е нечист и носи нечиста облека или има нечисто лице, туку можеме да помислиме и на нечесен, подол човек, т.е. ова е случај кога глаголската придавка остварува ново, преносно значење и се однесува како типична ОП.

Теоретски, атрибутивна служба можат да вршат сите глаголски придавки, но способноста за остварување преносно значење не е особина што ја поседува секоја глаголска придавка. Потврда на оваа констатација е начинот на кој се бележат глаголските придавки во ТРМЈ. Имено, се добива впечаток дека статус на одделни лексички и лексикографски единици добиваат глаголските придавки со ново, самостојно или со потврдено преносно значење (*бакарисано лице, валкани игри, жигосан човек, кален борец, мрдната жена, пеплосано лице*), глаголските придавки со постигнат висок степен на адјективизација што имаат изразена квалификативна семантичка вредност (*биено сирење, варена пченица, игран филм, идна сопруга, итен случај, ковани пари, образовани луѓе, пишан текст,*

*плетена кошница, ценети својства*) и глаголските придавки кои високиот степен на адјективизација можат да го заменат со супстантивизација (*женет, заразен, казнет, љубен, паднат, познат, ранет, сакан, учен*). Тоа значи дека во Речникот нема да сретнеме глаголски придавки што имаат вообичаена, честа употреба како и секоја обична ОП чија семантичка парафраза е во директна врска со мотивирачката глаголска основа претставувајќи го основното глаголско значење, односно нема да сретнеме примери од типот: *бликнати солзи* (што течат силно, во изобилство), *варосана куќа* (што е бела поради белење со вар), *ветена награда* (што е дадена како ветување), *вратен долг* (што се дава назад нешто претходно земено), *дупната гума* (што има дупка), *зината уста* (што е со отворена уста), *крпени панталони* (што се поправени, пополнети да нема дупки), *лупено јаболко* (што е без лушпа, добиено со лупење), *мелено кафе* (што е на ситни парчиња или во прав, добиено со ситнење), *полнети пиперки* (што се добиени со полнење), *светнати чевли* (што блескаат поради добро чистење) итн. Потврда за присуството на ваквите глаголски придавки наоѓаме во народната и во уметничката литература, а речничката необележаност само го потврдува фактот за честата и за сосем обична атрибутска служба на глаголската придавка, изразувајќи го високиот потенцијал за вакви образувања што го поседуваат сите глаголи – преодни, непреодни, свршени, несвршени, повратни, како и големата распространетост на глаголската придавка како чиста, типична ОП во македонскиот јазик.

На крајот, само да истакнеме дека нашиот семантички пристап кон ОП го направивме надоврзувајќи се на нивната обработка во Граматиката на Блаже Конески и водејќи се од инспиративната моќ на ова лингвистичко дело за постојано навраќање и за интерпретирање на граматичките содржини во контекст на некои нови состојби и насоки на истражување, во случајов во рамките на лексичката семантика.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Андријевска 2009 – Андријевска Н. 2009: *Зборообразувањето во Крнинскиот дамаскин*, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Велева 2006 – Велева С. 2006: *Тенденции во зборообразувањето во македонскиот јазик*, Скопје.

Велковска 1998 – Велковска С. 1998: *Изразување на резултативноста во македонскиот стандарден јазик*, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Втов 1998 – Вътов В. 1998: *Лексикология на българския език*, Велико Търново.

Гортан-Премк 1997 – Гортан-Премк Д. 1997: *Полисемија и организација лексичког система у српскоме језику*, Београд.

Драгиќевиќ 2001 – Драгићевић Р. 2001: *Придеви са значењем људских особина у савременом српском језику (творбена и семантичка анализа)*, Београд.

Драгиќевиќ 2007 – Драгићевић Р. 2007: *Лексикологија српског језика*, Завод за уџбенике, Београд.

Киш 2005 – Киш М. 2005: *Морфолошката структура на придавките во македонскиот литературен и дијалектен јазик*, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Конески 1976 – Конески Б. 1976: *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Просветно дело, Скопје.

Конески 1986 – Конески Б. 1986: *Историја на македонскиот јазик*, Култура, Скопје.

Конески 2003 – Конески К. 2003: *Зборообразувањето во современиот македонски јазик*, Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје.

Корубин 1990 – Корубин Б. 1990: *На македонскограматички теми*, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Кузнецова 1982 – Кузнецова Э. В. 1982: *Лексикология русского языка*, Высшая школа, Москва.

Макаријоска 2009 – Макаријоска Л. 2009: *Студии од историското зборообразување*, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Марков 1988 – Марков Б. 1988: *Образување на придавките во македонскиот јазик*, Огледало, Скопје.

РМЈ – *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања Р-Ш*, 1994, Детска радост, Скопје.

Скок 1971-1974 – Skok P. 1971-1974: *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, Zagreb.

ТРМЈ – *Толковен речник на македонскиот јазик, том 1-4*, 2003 – 2008, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје.

Elizabeta Bandilovska-Ralpovska

*(Resume)*

Les adjectifs qualificatifs sont des déterminant statiques qui présentent une certaine description et forment la reproduction de termes concrets dans notre esprit, c'est-à-dire, les adjectifs qualificatifs déterminent les noms, facilitent leur concrétisation linguistique et le décodage de leur signification. Notre recherche porte sur les adjectifs simples, non-dérivés et dérivés (des noms, des adjectifs et des verbes) d'origine slave et d'appartenance lexico-sémantique différente en termes de relations thématiques. Une attention particulière est accordée à la différenciation des adjectifs qualificatifs par rapport à la motivation et l'interprétation sémantique conformément aux significations générales introduites par les suffixes afin d'obtenir une paraphrase sémantique qui unit ces mots dérivés en groupes sémantiques selon le même signe sémantique d'expression qualificative.

*Гордана Алексова*

# СТИЛИСТИКАТА ОД *ГРАМАТИКАТА* НА КОНЕСКИ ВО НАСТАВНИТЕ СОДРЖИНИ ПО МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

*Граматиката на македонскиот литературен јазик* од Блаже Конески трајно обележа еден период од развојот на македонската наука за јазикот и на наставната практика по предметот Македонски јазик. Во периодот на нејзиното појавување на македонската лингвистичка сцена, во 50-тите години на минатиот век, таа беше капитално дело. Низ шесте децении од своето постоење таа беше и останува капитално дело и корисна литература за бројни изучувачи и проучувачи на македонскиот јазик во Македонија, во лекторатите по македонски јазик низ светот, како и на бројни странски универзитети каде што се изучува македонскиот јазик. За едни – како централен учебник во изучувањето делови од историјата, фонетиката и морфологијата на македонскиот јазик (за десетици генерации студенти на додипломските студии на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје, за студенти на филолошките факултети на други унивезитети во Македонија, за наставници по македонски јазик во основното и во средното образование, за наставници по странски јазици во основното и во средното образование, за студенти по македонски јазик во странство), за други – како прирачник кој постапно и системно отвора патишта за дополнителни читања и прави пристап за посложени научни проучувања во областа на македонистиката (за десетици генерации студенти на постдипломските студии на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје, за голем број странски специјализанти и докторанди на македонистички теми во Македонија, за бројни проучувачи на македонскиот јазик во странство итн.).

Појавувајќи се и заживувајќи, речиси, во исто време кога заживуваа современата настава по македонски јазик во основното и во средното образование во Македонија и методичката наука од оваа област, *Граматиката на македонскиот литературен јазик* (подолу во текстот: *Граматиката)* на Конески воспостави нераскинлива органска врска и со теоријата и практиката на овој наставен предмет. Во работата на курсот по Методика на наставата по македонски јазик на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје, *Граматиката* останува една од основните

библиографски единици, како и незаменлива прирачна литература во подготовката на идните наставници за активно вклучување во воспитно-образовниот процес. Научната поставеност на содржините и на лингвистичката терминологија во *Граматиката* (терминологија што, во најголема мера, останува непроменета и до денес) придонесе тие да бидат пример за, или да бидат дел од педагошката граматика и од наставните програми по македонски јазик за основното и за средното образование. Во нив доследно се следи, формално и значенски, линијата на претставувањето на содржините во *Граматиката*, се разбира, во согласност со потребите и можностите на образовните степени и на наставните етапи (одделенијата).

Во оваа пригода се задржуваме на вториот дел од *Граматиката*, којшто Конески го насловил: *За формите и нивната употреба*. Тоа е делот во којшто се виртуозно напластени и испреплетени содржини од различните слоеви на македонскиот јазик: морфологијата, синтаксата, лексикологијата, семантиката, прагматиката, стилистиката. Некои од нив, како што се граматичките форми на зборовите, се експлицитно претставени и објаснети со нивното лингвистичко име, со формата, со значењето и сл. Некои, пак, се замислени само „како показ на можности, а не како строга прескрипција“ (Тополинска 1997: 115) и треба да се откриваат во извонредно динамичниот приказ на богатството од нивните употреби во живиот јазик. Такви се, меѓу останатите, формите на зборовите во функција на стилски обележувачи на исказот.

„Тука е негде тајната.“, вели Конески, „Значи, исказот не е само форма. Исказот во себе ја инкорпорира содржината на таков начин, што тој може да биде заслужен таа да звучи како нова содржина и ново откривање.“

„Јас секогаш гледам да ги поврзувам плановите, а не да ги делам. Ако сакате, да Ве потсетам на својата граматика на македонскиот јазик. Јас имам таму *Формите и нивната употреба*. А тоа обично го делат во Морфологија и Синтакса. Кај мене е сето тоа сврзано заедно. Тоа е моја наклоност.... А има цели култури, цели традиции што се необично склони кон прецизно класифицирање.... И, право да Ви кажам, мене тоа ми се гледа како еден потребен пристап, ама многу сув. И, пристап што има смисла дури ако во еден згоден момент се отфрли, откако ќе ја изврши својата служба.... Треба да има кај оној што пристапува кон таквите феномени, секогаш можност за синтеза и за надминување на рамките, што ги набележала една класификациона шема. Инаку, доаѓа до упростување на опсервирањето.“ (Андреевски 1991: 260)

Ќе си дозволиме, во духот на овие кажувања на професорот Конески, да претставиме една идеја за синтетизирање на опсервирањето, за поврзување на плановите, за излегување од класичните класификациски шеми во наставната практика. Обидот го правиме на содржини од наставните подрачја Морфологија, Речник и стил, Изразување и творење и Стилистика од наставните програми по македонски јазик за основното и за средното образование. Нема да навлегуваме во методолошката и во

методичката концепција на овие документи, коишто сè уште се традиционални и ја прават таква да биде и наставата по овој предмет. Прво, зашто тоа сега не е предмет на дискусија, а второ, зашто може да ја направи беспредметна идејата за инкорпорирање нови значења на веќе постојната форма во контекст на наставните програми.

Што нуди постојната форма на наставните програми? Нуди суво-парно претставување на јазичните содржини и статично вртење во кругот на метајазичната функција на јазикот. Нуди неинвентивно и непотребно повторување исти содржини од основното во средното образование, а оттука и омаловажување на способностите на учениците, скратување на можноста за збогатување на нивниот јазичен израз, поттикнување на нивното нетрпение кон часовите по јазик. Се разбира, наставната програма е официјален државен документ и мора да се почитува во наставната практика и во процесот на создавањето на учебниците. Учебниците, пак, се основното наставно средство и мора да се почитува нивната важност во воспитно-образовниот процес. Ние, се разбира, остануваме со потребната доза почит и кон едните и кон другите, како кон нешто што е наше и кон нешто што се вградува во иднината на нашата младина и, уште пошироко, на општествените случувања во земјата. Меѓутоа, ниту едните ниту другите ја немаат моќта на аргументите кои би ни ги затвориле очите пред помалите или поголемите недоследности од различен вид содржани во нив и би нè натерале да се воздржиме од потребните професионални постапки и да не правиме ништо во правец на подобрување на состојбите во наставата по македонски јазик.

Една, можеби, мала можност за квалитативно збогатување на наставата по македонски јазик лежи, токму, во содржините од *Граматиката* во кои Конески ги подвлекува стилските функции на граматичките форми на зборовите. Поточно, во нивното откривање, преземање и функционално користење во наставниот процес по македонски јазик. Нашата идеја, всушност, наликува на идејата на Конески за *поврзување на плановите*. Идејата е да се поврзат во творечка врска, да се комбинираат и да се синтетизираат содржините од наставните подрачја Морфологија, Речник и стил, Изразување и творење и Стилистика, со цел за нивно творечко активирање во живиот јазик на учениците.

Наставните содржини од морфологија, како што кажавме, се доследно застапени во наставната програма. За секоја наставна единица се планира по еден наставен час, кој реално трае 35 минути. Во овој временски интервал треба да се опфатат сите етапи од наставниот час, од мотивацијата до рефлексијата, и да се направат напори да се реализираат предвидените образовни, воспитни и функционални цели поврзани со конкретна граматичка форма, со нејзиното значење и нејзината употреба. Практиката покажува дека е тоа невозможно. Кај содржините од тематското подрачје Речник и стил, во кое се застапени содржини за лексичкото значење на зборовите (синоними, хомоними, пароними, антоними

итн.) и за речничкиот состав според потеклото на зборовите (домашна лексика, странска лексика, интернационализми, турцизми, дијалектизми итн.) проблем лежи во формалниот пристап, кој се сведува само на најосновни информации во форма на дефиниција и на по неколку вообичаени примери. Тематското подрачје Изразување и творење (само) теоретски нуди креативен пристап кон јазичните содржини, затоа што предвидува творечки активности на учениците во кои би дошла до израз нивната способност за ставање во функција на јазичните знаења преку различни форми на изразување и на комуникација: разговор, интервју, раскажување, прераскажување, пишување записник, извештај, репортажа, порака, писмо итн. За жал, практиката ни покажува дека овие наставни содржини никогаш не ја доживеаја својата замислена реализација. Наставните содржини од областа на јазичната стилистика ги наоѓаме во тематското подрачје Стилистика од наставната програма за завршната година на средното образование – предоцна за учениците да го осознаат богатството на јазикот и преку неговите функционални разновидности, а преку коишто секојдневно општат во различните сфери на своето опкружување.

За илустрација на идејата ќе претставиме неколку пункта од *Граматиката*, каде што Конески ја подвлекува стилската вредност на граматичките форми на зборовите. Богатството од вакви примери треба да ни послужи како насока кон препознавањето на експресивноста во јазичниот израз, како поттик за опсервација, за анализирање, за систематизирање и за синтетизирање на стилските значења на зборoформите, а во функција на нивна примена во наставниот процес. Според нашата концепција, соодветните граматички форми, како дел од наставните единици, би се користеле во симулирани комуникациски ситуации, низ говорна или пишана форма, од типот: разговор, раскажување, известување, СМС-порака, имејл и сл., како и во наменски креирани текстови од различни функционални стилови. Што се однесува до примерите во *Граматиката*, преземани од уметничката и од народната литература, сметаме дека од денешна перспектива уште повеќе ѝ додаваат на вредноста на овој вреден граматички прирачник и може да претставуваат своевиден инспиративен материјал во работата на наставниците. Имено, систематизирани според различни критериуми, многу од овие примери би претставувале извонредна илустрација за лингвостилистичките вредности во јазикот на авторите и на народната литература и многу солидна нагледност за соодветните наставни единици од литература.

1.[1] Стилогеноста на граматичките категории *број* и *определеност* на именката:

А) *Тутуни* садиш, *тутуни* нижеш. *Тутуни* таговно у монопол редиш. (КР)

Натема ти *Стојаноt*.

Зошто ми, зошто остана / *кошула* недоткаена / *кошула* беше даровна. (КР)

Б) Концертот сношти беше за живи *срамови*. Џабе толку *пара* фрливме за влез.

Денес македонски е *мракоини*.

Жити *Војканот*, една песна не може да отпее.

Кажи ѝ на *Ането* дека не сум тука, воздух сум денес, воздух.

Се јавуваме од фудбалскиот натпревар Вардар: Работнички. *Атмосфера* на трибините – на ниво, *натпреварувачи* – подготвени.

На формуларот треба да напишеме *име* и *презиме*, *адреса* и *одделение*.

2. Стилогеноста кај зборообразувачките модели на именката – деминутиви и аугментативи:

А) Нека ни е добра мисла и нека ни се живи *дечињата*, да си собереме *седбичката*, *благотичката*, ете *бостанец*, *царевчичка*, *градинки*, *лозјенца*... (СП)

Ти бре, вакво клето *жениште* не сум видел!

Б) Што ми се јаде едно *сладолетче* или *чоколатце*, а може и *палачинкичка* со *нутеличка*, ммм...!

Леле, едно *книгиште* што ни даде за проект, нема шанси да го прочитаме!

3. Стилогеноста на вокативната форма и на поредбените степени на придавката:

А) Што да чинам, *мил* побратим, да не одам?

Тој е *помајстор* од мене. (именки со значење блиско до придавското)

Б) Еј, *нов* ученик, избриши ја таблата!/ Еј, *нови*, избриши ја таблата!

Ќе те прогласиме за *најученичка* во одделение.

4. Стилогеноста на кратките заменски форми за дативен предмет во т.н. етички датив:

А) *ми* ти беше арно; не седи *ми* на камен; *си* се прошетав

Б) Не туку *ни* се преправај, оди купи *си* вода, ништо не ти е!

---

[1] Под *А)* се претставени примерите од *Граматиката*; под *Б)* се претставени нагледните реченици со соодветната граматичка форма.

5. Стилогеноста на граматичките категории време, начин и преодност на глаголот:

А) Уште истата ноќ *иде* со камиони војска и ги *опколува*, заземајќи ги сите излезни точи од Вада. (ВМ)

Ако сакаш, *сакај*; мене ми се спијат, казал вујково, јас не станвам сега. (ЕС)

Сите *го велеа местото* оти било лошо. (МЦ)

Б) Што да ви кажам, *одам* во сала, *влегувам*, *има* што да видам. *Играат* мажореткине, *вежбаат*, *нема* шанси да си одат. *Гледам* – ништо од тренингот, си се вратив.

*Седи* и *чекај* ако немаш друга работа, јас ќе си одам.

Стручњаците препорачуваат во овој период од годината *зеленчукот да се зрее* под пластични фолии.

Реализацијата на идејата за *поврзување на плановите* во наставата по македонски јазик во најголема мера зависи од дејствувањето на два субјект-фактора вклучени во севкупните активности при креирањето на наставниот процес – наставниците и авторите на печатените наставни средства (учебници, вежбанки, збирки текстови, прирачници за наставниците и сл.). Факторот *наставник* дејствува во интеракција со учениците во завршната фаза од креирањето на наставниот процес, т.е. во фазата на неговото изведување. Тој е последниот и директен спроведувач и пренесувач на наставните содржини на учениците и последниот и, можеби, најодговорен осмислувач на формите и начините преку кои учениците ги воспримаат знаењата од јазикот и ги оживотворуваат во јазичната комуникација. Факторот *автор на печатено наставно средство* дејствува во фазата на подготовката на официјалните наставни средства, а резултатите од неговото дејствување се појавуваат по реализацијата на наставните содржини на часовите. Оттука, овој фактор, само условно кажано, индиректно влијае на релацијата наставна програма – ученик, а неговата одговорност е безусловна и не помала од онаа на наставниците. Наставните содржини во печатените наставни средства на учениците им се достапни во готова форма што не подлежи, т.е. не би требало да подлежи на измени во текот на наставната реализација, па, начинот на којшто се тие претставени, во голема мера влијае на наставните ситуации во училницата и на активностите на учениците во домашни услови.

Од сето ова произлегува дека претпоставените активности што би биле спроведувани во функција на нашата идеја се во рацете на авторите на печатените наставни средства, а уште повеќе – во рацете на наставниците. Треба да се очекува дека нивната свест за важноста на поврзувањето на плановите во наставата, нивната желба за функционализирање на наставните содржини во убав писмен и устен јазичен израз на учениците и за модернизирање на наставата по македонски јазик во основното и во средното образование ќе вроди со современи, интересни и ефикасни наставни

форми на работа, во коишто учениците ќе ја доживуваат секоја јазична наставна содржина како дел од живиот јазичен систем и како дел од своето битие. Поврзувањето, а не делењето на плановите, кажано во духот на зборовите на Конески, впрочем, е и една од задачите што ја поставуваат воспитно-образовниот процес и методиката на наставата по македонски јазик пред наставниците по овој наставен предмет. Независно од тоа што постојните наставни програми не нудат содржини и упатства што би ги обврзале наставниците на соодветните активности (а истовремено и би им ја олесниле работата на часовите), планското и функционално осмислено поврзување на содржините од различните тематски подрачја останува приоритет при планирањето на наставната работа. Тоа има моќ да ја поттикнува креативноста на наставниците и на учениците, да предизвикува спонтаност и леснотија во интеракцијата на часот, да отвора бесконечни можности за „оживување" на јазичните наставни содржини во многубројни и различни ситуации од животната реалност, а сето ова заедно, органски вградено во системноста на целите на наставата по македонски јазик, ги прави и нив подостапни. Поврзувањето на плановите, како идеја за поврзување на јазичните наставни содржини во истакнувањето на нивните стилски вредности, ќе ја постигне својата цел само ако е дел од секојдневните активности во училницата. Тоа подразбира негова реализација во состав на соодветните наставни единици од морфологија, но, уште повеќе, и надвор од нив – во состав на наставата од тематските подрачја Стилистика и Изразување и творење, како и во состав на наставата по литература. Ефикасното спроведување на оваа идеја треба да резултира со создавање наставни навики до ниво на имплицитен наставен метод, којшто успешно ќе ја спроведе општата идеја на наставата по јазик за преточување на јазичните наставни содржини во високи комуникациски компетенции на учениците. Ова, секако, е во духот и на идејата на Блаже Конески за проширување на опсервирањето, за синтетизирање и за надминување на рамките на класификациските шеми во моментот кога тие ќе си ја извршат својата служба.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

(1995) *Блаже Конески и македонскаїа сїилисїика.* XXI Научна дискусија на XXVII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Охрид 1994. Скопје, 61-67.

Андреевски Ц., (1991): *Разїовори со Конески.* Култура, Скопје.

Конески Бл., (1982): *Грамаїика на македонскиоїї лиїераїурен јазик.* Култура, Скопје.

Мишеска-Томиќ О., (1995): *Грамаїикаїа од Конески йо неколку децении.* XXI Научна дискусија на XXVII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Охрид 1994. Скопје, 31-35.

Тополињска З., (1997): *За сїандардизацијаїа на македонскиоїї морфосинїаксички сисїем.* Педесет години на македонската наука за јазикот - Прилози од научниот собир одржан од 30 ноември до 2 декември 1995 во Скопје. Македонска академија на науките и уметностите, Скопје, 109-116.

*Марија Леонтиќ*

# ЕКСПРЕСИВНОСТА И ИМПРЕСИВНОСТА НА ТУРЦИЗМИТЕ ВО ПОЕЗИЈАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

**АПСТРАКТ:** Блаже Конески во многу свои лингвистички трудови го има изне-сено својот став во однос на турцизмите во македонскиот јазик. Во овие трудови континуирано укажуваше на тоа дека турцизмите кои имаат неутрално обележје и понатаму ќе се применуваат и ќе опстанат, а дека другите ќе добиваат сѐ поголема стилска маркираност. Оваа тенденција е присутна и во неговите литературни дела.

Значајна е неговата поезија во која на мајсторски начин ги употребувал турцизмите. Овие турцизми се неутрално или стилски маркирани. Но исто така овие турцизми имаат експресивни и импресивни карактеристики. Турцизмите со своите експресивни и импресивни вредности ја збогатија поезијата на Конески. Затоа можеме да заклучиме дека Блаже Конески со својата поезија директно и индиректно влијаел и на опстанокот на турцизмите во македонскиот јазик. Овој заклучок ќе го поткрепиме со илустративни материјали од целокупната поезија на Блаже Конески.

**Клучни зборови:** *турцизми во поезијата на Блаже Конески, неутрални турцизми, стилски маркирани турцизми, експресивност на турцизмите, импресивност на турцизмите*

## 1. Вовед

Блаже Конески е еден од бројните интелектуалци кој по ослободувањето поради недостиг на кадар и дела се трудел паралелно да работи во повеќе области и со своето творештво остави неизбришливи траги во македонската лингвистика и во современата македонската литература.

Тој, во текот на својот живот, работеше и твореше како професор, научен работник, писател и преведувач. Како резултат на оваа разновидна дејност, зад себе остави бројни дела кои и денес се читаат, се консултираат и претставуваат база за истражување.

Во овој труд ќе бидат обработени турцизмите во поезијата на Блаже Конески. Ставот на Блаже Конески во неговите лингвистички трудови кон турцизмите во современиот македонски јазик најде уметничка примена во неговата поезија и проза. Според Конески: „...турцизмите како *севда*, *сефалак*, *табиет*, *марифет* и сл. остануваат во жива употреба, но тие со установувањето на нормата на литературниот јазик се ограничуваат до улогата на еден слој зборови посебно стилски обележени. Тие придобиваат боја на фолклорност, на елементи што се сврзуваат со атмосферата на патријархалниот бит. Се разбира, покрај тоа имаме сè уште во нашиот јазик ред турцизми што наполно се адаптирале во основниот речнички фонд и спаѓаат во неутралната лексика (тоа се пред сè зборови што означуваат материјални предмети: *алва*, *боза*, *нишесте*, *тава* итн.)...“[1]

Турцизмите во поезијата на Конески се употребени мајсторски. Поетот ги употребил за да внесе посебна димензија во фигуративниот говор, но и како посебни случаи на стилистичка синонимија. На овој начин турцизмите добиваат експресивна вредност со која поетот го збогатува својот поетски израз, но истовремено стекнуваат и импресивна вредност со која се постигнува интензивирање на впечатокот кај читателот и негово емотивно доживување на поезијата. Турцизмите со своите експресивни и импресивни вредности ѝ даваат посебна убавина на поезијата на Конески, а тоа на своевиден начин влијаело и на нивниот континуитет и опстанок.

## 2. Животот и поетското творештво на Блаже Конески

Конески е роден на 19 декември 1921 година во село Небрегово, Прилепско, а починал на 7 декември 1993 година во Скопје. Студирал славистика во Белград, а дипломирал како филолог во Софија. Во 1946 година почнал да работи како предавач на Катедрата за македонски јазик на новоотворениот Филозофски факултет при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“, а во 1957 година е избран за редовен професор. Освен што работел како професор во областа на македонската наука за јазикот, Конески творел и преведувал уметничка литература.

Во текот на својот живот создал богат научен и литературен опус кој може да се следи преку 569 публикувани библиографски единици, но при ова должни сме да имаме предвид дека бројни дела се објавени по неговата смрт. Во литературниот опус на Блаже Конески, посебно место заземаат неговите песни и поеми опфатени во следните поетски книги:

---

[1] Конески Блаже. (1987). *Историја на македонскиот јазик*. Култура - Скопје, 219

„Од стариот нотес“ (1958)[2], „Мостот“ (1945), „Земјата и љубовта“ (1948), „Песни“ (1953), „Везилка“ (1955), „Записи“ (1974), „Чешмите“ (1984), „Послание“ (1987), „Црква“ (1988), „Златоврв“ (1989) и „Сеизмограф“ (1989).

Неговата поезија со својата лиричност, едноставност, експресивност и импресивност и денес се чита со задоволство и не губи од својата вредност. А за нас турколозите, посебно интересно е да се испитуваат турцизмите во поезијата на Конески кои необично убаво се вклопиле во нејзината уметничка структура и во случаи кога се работи за неутрални лексеми и во случаи кога се работи за стилски маркираните лексеми.

## 3.Турцизмите во поезијата на Блаже Конески

Кога се чита поезијата на Конески, може да се забележи дека, освен со лиричност, се карактеризира и со поетиката на народната поезија. Како што турцизмите во народната поезија имаат голема улога во богатењето на поетската синонимија, така тие имаат експресивна и импресивна вредност во поезијата на Конески. Во оваа смисла целосно се согласуваме со ставот на Слободан Мицковиќ „...Ако поезијата е една специфична реализација на јазикот на кој е создавана, тогаш таа нејзина природа во творештвото на Конески ќе ја најдеме во неколку насоки: и како допир со традицијата создавана во народното творештво и како потпир врз говорното секојдневие на јазикот во кој е создадена, а и како творечко настојување да се иновираат тие две врвни практики на јазикот...“[3]

При внимателното читање на поезијата на Конески може да се забележи дека поетот, за да ги изрази своите мисли и емоции, секој збор мошне внимателно го избирал и го ставал во корелација со друг збор или во одреден контекст. Како турколог посебно сум восхитена од оригиналната употреба на турцизмите кои во стиховите на Конески добиваат посебна убавина и зрачат со своето значење. Турцизмите во поезијата на Конески се неутрални или стилски маркирани. Но честопати, поради специфичната имплементација на турцизмите во поетската нарација, неутралните турцизми добиваат стилско обележје.[4]

---

[2] Блаже Конески за песните во „Стариот нотес“ вели дека тие се земени од еден стар нотес, зачуван кај Владо Малески, а дека се објавени во „Современост“ VIII, 1958, 3. Но во тритомниот избор, Конески во првиот том под наслов „Песни“, поради хронолошки редослед на настанување на песните „Стариот нотес“ го става на прво место. Види: Конески Блаже. (1990). *Песни*. Култура – Скопје, 399

[3] Мицковиќ, Слободан. (1986). *Поетските идеи на Конески*. Наша книга-Скопје, 6-7

[4] Катица Ќулавкова овој феномен го расветлува со следниот исказ: „...Емотивноста на поетскиот знак ја имплицира и фигуративно-семантичката димензија, специфичната семантичко-спознајна конституција на знакот. Во поезијата секој е непознат и се чита за

Во својата поезијата Блаже Конески употребил бројни турцизми што имаат неутрално значење. Најголемиот дел од овие турцизми немаат еквивалент во македонскиот јазик и денес се употребуваат со истото значење и функција. Таква карактеристика имаат следните турцизми во поезијата на Конески: *амбари, бакшиш, бамја, бардиња, барут, барутен, бунар, доламче, ѓубре, занает, јоргован, кадифен, кајсија, калдрми, колиба, камшици, канџи, кафана, кафез, кибрит, кирациски, конаци, куршум, леблебии, мангал, мезе, муезин, минаре, муштерии, пазар, партали, парчиња, пиперки, саат, саксија, салати, сандачиња, сарма, сач, синџир, сурија, тави, тезгиња, торба, туршија, цигара, чардаци, чаталчиња, чекан, чешми, чорапче, џамија, шамија* и сл. За да се согледа експресивната и импресивната димензија на турцизмите, нив ги приложуваме во контекст: „...Чука *чеканот*, / железото чкрта...“ („Мостот“, „Песни“, 20) // „...пат ќе ни препречи *куршумот* в чело...“ („Разделба“, „Песни“, 10) // „...О тешкото! *Синџир* ти беше на робја...“ („Тешкото“, „Песни“, 30) // „Еве ја пак во ноќта таа здивена *сурија*, / топот на безброј коњи, / на безброј *камшици* фучење...“ („Дојрански ветришта“, „Песни“, 334) // И краток пукот и одек громок, / а после - мир и *барутен* чад... („Песни“, 41) // „...отворај визби, *амбари*...“ („Буната Карпошова“, „Песни“, 112) // „...од скинато *чорапче* да ѕирне / како глувче.“ („Игра со дете“, „Песни“, 146) // „...Длабоко в душа остана спомен / за бели магли по нашите полиња, / за песна од *налани* по нашите *калдрми*...“ („Спомен“, „Песни“, 118) // „...на снага носеше / кувче / и *доламче*...“ („Дедо Илија“, „Песни“, 284) // „Еве една стара жена / забрадена со *шамија* / седи покрај прозорец...“ („Гледање во филџан“, „Песни и препеви“, 87) // Детето во мене е затворено / во еден *кафез* од брчки. („Кафез“, „Песни“, 174) // „...И долго ќе седам, со *цигара* в рака...“ („Цигара“, „Песни“, 179) // Убавите жени во мојот народ / тие брзо прецутувале / како цут од *кајсија* / како мајски *јоргован*. („Убавите жени“, „Песни“, 194). Таа се наведе / како гранче од липа под обесена *торба*...“ („Житие на Бона“, „Песни“, 269) // „Ја затнав Стерната со бубаќ, / со *партали*...“ („Стерна“, „Песни“, 292) // „...а ти семоќен, / ти се престори на – питач, / ти се облече во *партали* брашносани од просјачка *торба*...“ („Одземање на силата“, „Песни“, 290) // „...што и нашиот отчај дури го

---

првпат, во неговиот оригинален и неповторлив контекст, во кој ја стекнува и ја содржи својата семантичка вредност и идентитет. Надвор од тој контекст, знакот се враќа во својата првобитна, лексикализирана положба. Поетскиот знак не е денотат и покрај тоа што потсетува на општојазичниот. Тој има конотациска вредност. Поради тоа влијанието меѓу контекстот и знакот е обострано, двонасочно: како што поетскиот знак влијае врз контекстот, така и самиот контекст влијае врз квалитетот на поетскиот знак. Тоа овозможува во лирските песни да се создаваат искази кои дејствуваат во исто време и како емотивни, и како фигуративни, значи со специфична спознајна димензија и функција...“ Види: Ќулавкова, Катица. (1989). *Одлики на лириката*. Наша книга- Скопје, 121

исцрпе / како *бунар* во летен пек!..." („Кале", „Песни", 297) // „Од тие *чешми* со милост во гласот..." („Чешмите", „Песни", 306) // „...Дали сме сетиле колку е очајно / тестото под *сачот*?.." („Неизвесност", „Песни", 260) // „Прилепското со *пиперки* се слави, / со купишта на *пазарот* ги има, / ги јадеме во *салати*, во *тави*, / во *туршија* ги чуваме за зима..." („Пиперки", „Песни", 307) // „...и нешто *пипер-патлицан* да касне." („Чешмите", „Песни", 306) // „Ќе дојде есен со своите чари, / во низа *пипер* секој дома го скрила, / *чардаците* ги красат рујни шари..." („Пиперки", „Песни", 307) // „...А тоа сонце е припек на пладне / над аргати што *тутунот* ги чека..." („Кочо Рацин", „Песни", 305) // „...тоа како се допреле во неповторлив допир / дрвце до *кибрит*..." („Песна на една певица", „Песни", 323) // „...да станат студени *парчиња*..." („Малечки предмети", „Песни", 361) // „...Треба да се стави камче во *саксијата*, / треба да се тури здрава земја, / да се посоли малку *ѓубренце*, / да се изберат свежи *чаталчиња*..." („Пресадување", „Песни", 363) // „Го угасиле беше радиото преку / и, во необична тишина, / го чув *саатот* на витрината..." („Саат", „Песни", 212) // „Во зелени дрвени *сандачиња* во *кафаната*..." („Флора и фауна", „Песни", 367) // „...Свети Јовану тоа се *конаците* / сосе лепа црков, сосе камбанарија..." („Свети Спиридон нови", „Песни", 276) // „*Минарето* е тука, / пред погледот..." („Минаре", „Песни", 377) // „...На Битпазар, / меѓу пустите *тезгиња*, / последна најслатко се смее- / Смртта..." („Дневникот на Гомборович", „Песни", 388) // „И песната е дел од флората, / таа никнува како смреката, / како *бамјата*, како гравот..." („Песната", „Песни и препеви", 22) // „Овој глас на *муезинот* / од магнетофонот, / овој *кадифен* баритон / од *џамијата*, / звучи толку уверливо во ова утро..." („Повик", „Песни и препеви", 23) // „...Го пречекавме и со посна *сарма*, / и со грав и со риби на кромид..." („Свети Никола", „Песни и препеви", 26) // „...Се почнуваше со *леблебии*, / расол и сторени *пиперки*, / *мезе* за домашната ракија..." („Свети Никола", „Песни и препеви", 26) // „Остарен веќе, / се зачипчи орелот со *канџите* / за синото небо..." („Подмладување", „Песни и препеви", 28) // „...со десната *цигар* си паља / од *мангалот*..." („Виденија на Исаија Радев Мажовски од Лазарополе во Дебарската зандана на 8 јануари 1889 година во десет саатот претпладне", „Песни и препеви", 82) // „...Ситните пари ги оставаат *бакшиш*..." („Пензионери", „Песни и препеви", 108) // „...Некој ја пласнал ситната мрша / на улица, / до кантите за *ѓубре*..." („Мрша", „Песни и препеви", 111) // „...ти веќе смислуваш каде да се приплеска / макар *колиба* / место родниот дом..." („Ода на умот", „Песни и препеви", 125) // „...На *пазаришта* со раскошни бои и опојни мириси / од есенското обилие..." („Татковина", „Песни и препеви", 141) // „...чкртаа по патот *кираџиски*..." („Ѕвезди", „Песни", 158) // „Ги изнесе тој на *пазар* / своите грнци, *бардиња* и вагани, / ги положи во шарен круг на земи..." („Грнчар", „Песни", 326) // „Што лош *занает*! / Да правиш, и тоа / за непознати *муштерии*..." („Занает", „Песни и препеви", 165).

Поезијата на Конески – за да долови одредено време, место и одредени настани – содржи турцизми од разговорниот јазик, дијалектологијата, но и архаизми и историзми кои со текот на времето прераснале во стилски маркирани лексеми. Тие внесуваат егзотичност, питорескност, но истовремено ја интензивираат експресијата на поетот и импресијата на читателот. Честопати поради виртуозната синтеза на овие карактеристики, многу песни ја зголемуваат сензитивноста на читателот. Познато е дека архаизмите и историзмите можат да се сметаат како посебни случаи на фоно-морфолошки фигури со кои се означуваат сите старински јазични средства што се употребувале во минатото и кои делумно или целосно се надвор од употреба во современиот јазик, но во поезијата тие повторно се оживуваат. Истата судбина на своевиден начин ја делат и дијалектизмите и турцизмите од разговорниот јазик. На пример, турцизмот *корија* го има својот корелат *шума*, а турцизмот *чаир* ги има своите синоними *ливада* и *йолјана* во македонскиот јазик. Повеќе од очигледно е дека еден голем лексикограф како Конески не ги употребил случајно овие турцизми. Ова може да се согледа при читањето на следните стихови кои ги содржат турцизмите со гореизложените карактеристики: „...Зашто / ако го пуштиш така / разоглавен по *чаирийе*, / којзнае која луда глава / ќе посака / да го јава." („Зборот", „Песни и препеви", 121) // „...Нему само му се чини / дека и тоа шуми / меѓу сите дрвја во *коријайа* / кога ветрот ќе задува..." („Суво дрво", „Песни и препеви", 166) // „...Или / како испустен човек, *муаџир* / што бега пред силата / сè оставајќи зад себе..." („Ода на умот", „Песни и препеви", 124) // „..Сиротно лудо, многу ќе пати! / Утре ќе тргне в далечен крај, / другиден *бездригјан* стројник ќе прати / срцето таа ќе му го дај..." („Прошталнa песна", „Песни", 75) // „...Каде поганци од кулите / сосе *йискулийе* / и *булийе*?.." („Буната Карпошова", „Песни", 112) // „...еве ти за *беделийе*, / за *кулуџийе* по неделите..." („Буната Карпошова", „Песни", 113) // *Аргайски* живот ко лута змија / да дроби снага, лика да пија. („Сказната на стариот мајстор", „Песни", 22) // „...Други издржаа жетви и вравови и *ангарии*, / силни..." („Житие на Бона", „Песни", 269) // „...Бели се тие *чорбаџиски* дворје, / див костен во двор се наведува. / Од соба в соба шетка мека жена, / низ прозорец погледува..." („Зимен ден", „Песни", 77) // Грабај / кој има – кременарка, / кој нема – ластегарка, / сор и коса - / удри го *бејскойо* племе... („Буната Карпошова", „Песни", 111) // Тројца браќа нејзини, / мешани во куметлаци, / што ја преземаа земјата од *агийе*, / тие не знаеја друго освен дрчост по земја... („Белата тетка", „Песни", 271) // „...Така минаа години, / превртливи како жените, / ги пречека и лошите времиња / кога се вратија *сејменийе*..." („Свети Спиридон нови", „Песни", 277) // „...цел *булук аскер* на коњи..." („Потера", „Песни", 338)

Ексцерпцијата на турцизмите во поезијата на Блаже Конески ни покажа дека турцизмите и по квалитет и по квантитет се стилски маркирани, токму во таа смисла за која тој пишуваше во своите

лингвистички дела. Стилски маркираните турцизми обично имаат свој еквивалент во македонскиот јазик, но влијаат на богатењето на поетската синонимија и на експресивноста и импресивноста на поезијата на Конески. На пример, следниве турцизми коишто се употребени во поезијата на Конески ги имаат следниве еквиваленти во македонскиот: *абер / вест, глас; ајдут / бунтовник, разбојник; апцана / затвор; бели / пакости, несреќи; бериќет / плодородност; бојадисани / обоени; дајак / тепање; далга / бран; дамари / вени; дулѓери / столари; думани / правови, магли; дуќан / продавница; душман / непријател; гурбетчии / печалбари; ѓурултија / бука, викотница, мешаница; зандана / затвор; зарзават / зеленчук; зулуми / пакости, несреќи; каршилак / одговор; кибарни / благородни; килим / постилка; комшии / соседи; кувет / сили; куртул / спас, ослободување; куртули / се спаси, се ослободи; лаф / збор, разговор; мерак / копнеж; пусија / заседа; сокаци / улици; ќош / агол; чинари / јавори; чингел / кука; ќуќур / сулфур; шеќерчиња / бонбончиња и сл.* Но Конески употребил и бројни турцизми како што се *аман, амбар, баш, далак, далга, ергени, зокуми, избербатен, камари, камарче, катмерести, ламба, мусандри, пазарџи, табли, таман, чевре, цепче, уџум, шеќерчиња* и слични кои немаат еквивалент или соодветен корелат во македонскиот јазик. Експресивноста на стилски маркираните турцизми кај Конески најубаво се доживува во контекст на следниве стихови: „...Те издемна *душман*, во злоба утаен...“ („Илинденски мелодии“, „Песни“, 33-34) // „...Караорман и Славеј Планина, / двајца браќа, два лути *ајдути*...“ („Караорман“, „Песни“, 49) // Како да гледам модра *далга*, / а по неа друга, тивка, се шири, / и така до далечината, / до полно смирување... („Ракување“, „Песни“, 136) // Урнати селски гробишта, / ни крст – само влажни *камари*, / и над нив круша горничка / - на ветрот распната - / плаче со сите тајни *дамари*. („Есенско утро“, „Песни“, 70) // „...И прошета дента по *сокаци* сам / со надеж за веселба бујна...“ („Враќање“, „Песни“, 78) // Тој час мој заден спомен да би бидел - / јас тебе, вишен Славеј, би те видел / и оној *килим* по рудини твои / со златест прелив на илјади бои („Спомен за Славеј“, „Песни“, 86) // Мртвило. Синот го нема. / Чувај го, боже, од лошо! / Веќе да згасне се спрема / *ламбата* кутра во *ќошот*. („Бдеење“, „Песни“, 87) // „...Зијо, / змијо / на капина префрлена, / еве ти за *белите* / што ги чинеше, / душата што ни ја кинеше...“ („Буната Карпошова“, „Песни“, 113) // „...Нема да *куртулите*!..“ („Буната Карпошова“, „Песни“, 112) // Си збиркал, се вели, еднодруго, / си пустел, си штурил- / в бочва винце си турил, / сиренце в каченце, / в *амбарче* брашенце, / на *чингел* пастрмца... („Дијалог на полноќ“, „Песни“, 119) // За цела година / има да кркаат дечињата. / Откај *комшиите*, богме, сосе черга / кај нас ќе минат глувчињата. („Дијалог на полноќ“, „Песни“, 120) // Ниту со *мерак* најаден, напиен, / ниту човечки наспиен...“ („Дијалог на полноќ“, „Песни“, 120) // Ретко да излезам: кино, слаткарница, / штом не е на *дуќан* мажот ме води. („Две другачки“, „Песни“, 124) // Сети се како

умирал тој поет / во влажна *зандана*, / сам, / каде што очите на смртникот / биле светлост единствена. („Ракување“, „Песни“, 142) // „...Но вие, штири, со *кибарни* куќи / во кои млачно *мусандрите* дишат...“ („Григор Прличев“, „Песни“, 156) // „...Најпосле се крева дома да влезе. / „Добровечер“, чкртнува на портата резе. / Кротко темницата дише во *сокачето*.“ („Старата“, „Песни“, 178) // „Клучот од *ламбата* чкрапнува, / безмилосна светлост ја мрзне собата...“ („Полноќ“, „Песни“, 199) // „...Разбрав – како за сето време / тој да обрабувал едно онакво *чевре* / со какво порано / *ерѓените* го тавреа малото *џејче*...“ („Саат“, „Песни“, 212) // „...го откриваваш за себе, по не знам кој пат, светот: / езерото под модриот превез на Беласица / во зелен обрач од *чинари* и кипариси...“ („Езеро“, „Песни“, 236) // „...Тука види ја сега бесмисленоста на земните извори: / било на *ќуќур*, било на вода, било на грлен извик. / Тоа е порив, и за смисла не прашува.“ („Зборот“, „Песни“, 238) // „...Нашите нозе се *избербатени* / од многу одење низ кал и гнас, / како лишаи, како сипаници, / проклета јанѕа нè зајала нас...“ („Оздравување“, „Песни“, 245) // „...Зошто *баш* сега во дворот / страчка заџагори живо?..“ („За животот“, „Песни“, 257) // „...да даде *кувет*, да крепи надеж, / и да ги поднесе, ако дошло, / со браќата *зулумите*...“ („Белата тетка“, „Песни“, 271) // „...Наесен пристигаат маските / со слабини мазни, / со вреќи празни, / игуменот *абер* праќа: / кауѓерот да се враќа...“ („Свети Спиридон нови“, „Песни“, 277) // „...Како мајка му да го беше родила / со таква порач: / меѓу сите браќа- / *ѓурбетчии*, *пазарџии*, *дулѓери*, / тој да биде орач, / да гази стамено по загоните / спрема смената на сезоните...“ („Дедо Илија“, „Песни“, 284) // „...сам / низ *думани* треба да го барам патот на мојот живот.“ („Одземање на силата“, „Песни“, 291) // „...Сите спијат, / а само јас буден во трудната ноќ, / како *ајдут* на *пусија*, / чекам...“ („Стерна“, „Песни“, 293) // „...овде, в гради, / и по *дамарите* / ми приидуваат темните подземни водје / без починка...“ („Стерна“, „Песни“, 294) // „во *ѓурултијата*, / го забраа деда ти Конета / в град / *апцана*...“ („Дедо Коне“, „Песни“, 337) // „...Во Крушево / во Востанието / го кркавме *дајакот*...“ („Потера“, „Песни“, 338) // „...Да дадеме *каршилак* - / сме малцина...“ („Потера“, „Песни“, 338) // „...ги попари мразот во Дојран *зокумите* / *капмерестите*...“ („По мразовите“, „Песни“, 360) // „...и тие *бојадисани шеќерчиња* / во *табли* и пјатови врз нашите гробови...“ („Црква“, „Песни и препеви“, 9-10) // „...се раѓаше нашата верба во иднината, / нашата надеж во *бериќетот*...“ („Црква“, „Песни и препеви“, 11) // „...И еве станува пуздер и плева / нашиот *уџум*, – рскот и врева...“ („Црква“, „Песни и препеви“, 11) // „Нам ништо не ни е *таман*, / како да молиме *аман*!..“ („По работ“, „Песни и препеви“, 58) // „..Ќа тргаш моки, за тргање, / ама и *куртул* имало за тебе. / Таке да зноеш!..“ („Виденија на Исаија Радев Мажовски од Лазарополе во Дебарската зандана на 8 јануари 1889 година во десет саатот претпладне“, „Песни и препеви“, 82) // „...Треба за денеска лебец и млеке / и малце *зарзават*...“ („Пензионери“,

„Песни и препеви“, 108) // „...и гледа како се шета жолтиот пламен / во *камарчешо*...“ („Гробови“, „Песни и препеви“, 110) // „...Го фатил *далак*, кутриот...“ („Видување“, „Песни и препеви“, 113) // „...Сега е време да се скрши некој *лаф* со него...“ („Видување“, „Песни и препеви“, 113).

Еден дел од турцизмите што имаат неутрално значење при својата примена кај Конески пополека почнале да ја губат својата неутрална карактеристика и да добиваат стилска маркираност бидејќи содржат нијанси на фолклорност, питорескност и го рефлектираат патријархалниот бит. Овие турцизми придонесуваат и во богатењето на поетската синонимија бидејќи еден дел од нив имаат свој еквивалент во македонскиот јазик. На пример, турцизмот *бавча* го има својот корелат *градина* во македонскиот јазик, но Конески во својата поезија ја употребил првата лексема: „Ја вадам *бавчаша*, / земјата е запечена / иако во септември...“ („Бавча“, „Песни“, 364) // „...Прво гасне гласноговорникот / на рингишпилот, / потоа гласот на певиците, / па вревата на последните гости / по летните *бавчи* и *шераси*...“ („Звуци“, „Песни“, 395). Конески употребувајќи ги овие турцизми успевал да рефлектира одредена атмосфера во своите песни.

Во поезијата на Конески неутралните и стилски маркираните турцизми обично се јавуваат со една варијанта. Исклучок се ѓерамиди / ќерамиди, барјак / бајрак, зандан / зандана и цигар / цигара: „...Тие се пикаат под *ѓерамидише*, / таму се чипчат за пород...“ („Врапци“, „Песни“, 259) // „...се кршат гранки и *ќерамиди*...“ („Слава“, „Песни и препеви“, 162) // „...Идат... / *Барјак* крвавее...“ („Буната Карпошова“, „Песни“, 113) // „... ми се чинеше бел *бајрак* се вие над нашата нива...“ („Пред годишнината на татковата смрт“, „Песни“, 216).

Некои турцизми кои се неутрални или стилски маркирани во поезијата на Конески се сретнуваат во единечни примери, но некои се наоѓаат во повеќе стихови или песни. На пример, турцизмот *кубе* кој во македонскиот го има својот еквивалент *свод* се сретнува во еден пример: „...и зар јас не сум единствениот / под *кубешо* на вселената / што постојано таа песна ја слуша?“ („Песна на една певица“, „Песни“, 323). Но турцизмот *далга* кој во македонскиот јазик го има својот еквивален *бран* се сретнува во бројни песни и стихови: „...Кај се најде твоја личост, / кај си расло вита снага? / Во очи ти небо спие / и езерска модра *далга*...“ („Дојран“, „Песни“, 53) // „...Што в жална песна се рекло / сега за вистина ми е: / како што срцето в гради - / *далгаша* в брегови бие...“ („Дојран“, „Песни“, 53) // „...Та момето и момчето / крај езеро ќе се сретат. / Ноќе *далга* ќе им шепне / и ѕвездите ќе им светат...“ („Дојран“, „Песни“, 54) // „...Види – езероно се разлета, / рашири *далги*-крилја, / оно во мила игра се гони / со птица лекокрила...“ („Дојран“, „Песни“, 55). Со изразита фреквентност се јавуваат и турцизмите *бавча, бунар, кафез, комшии, куршум, пазар, синџир* и сл.

Според својата функција најголем дел од турцизмите во поезијата на Конески ѝ припаѓаат на категоријата именки кои се јавуваат со номинативни и апстрактни вредности: „...Никаков одговор не даде мојот живот, / и духот како птица во *кафез* / удира со крилјата во железните решетки, / целиот збунет и беспомошен...“ („Данте“, „Песни“, 327). Во целокупната поезија на Конески се сретнуваат неколку придавки и глаголи: „...Но вие, штири, со *кибарни* куќи / во кои млачно мусандрите дишат...“ („Григор Прличев“, „Песни“, 156) // „...Нема да *курт̄улит̄е*!...“ („Буната Карпошова“, „Песни“, 112). Без разлика на граматичката категорија, турцизмите придонесуваат за уметничко сликање на одредено време и средина и за изразување на емоциите во таков контекст.

Конески многу добро ја познавал македонската народна поезија и нејзините стилски карактеристики, но исто така и разновидните елементи на фигуративниот говор. Инспириран од народните песни, Конески ги користел македонските и турските синоними за да внесе и стилска разновидност. Во бројни песни имаме примери во кои паралелно се употребуваат истозначни зборови или зборови со слично значење од кои едниот е македонска лексема, а другиот е турцизам, а во некои примери имаме паралелна употреба на истозначни зборови од кои и обата се турцизми. Познато е дека не постои совршена синонимија во секоја примена на лексемите, честопати таа е парцијална, делумна, но влијае на поетскиот израз.

Истозначни или сличнозначни лексеми кои ја збогатуваат поетската синонимија се застапени со лексичките парови: *п̄есочишт̄е-чакалишт̄е; цициња-иг̄рачиња; ст̄олари-дог̄рамации; чевлари-кондурации; сосед-комшија; думан-п̄рав; ценем-п̄екол; арно-аир* во следните стихови: „Ја затнав Стерната со бубаќ, / со партали, / со песочиште, со *чакалишт̄е*, / со камења, со карпи / што ги натрупав на дувлото - / да крепат.“ („Стерна“, „Песни“, 292) // „Сите овие *цициња*, / играчиња, / ситници, / сувенири, / мали спомени за големи мигови...“ („Малечки предмети“, „Песни“, 361) // „...Како не појде на столари, *дог̄рамации* / или макар на чевлари, *кондурации*!...“ („Занает“, „Песни и препеви“, 165) // „...Песот што добро ме познавал, / соседот мој, *комшијат̄а*...“ („Песот“, „Песни“, 248) // „Тогаш откај Сенокос / се зададе *думан* и прав...“ („Потера“, „Песни“, 338) // „...кој колку арно ни мисли / толку *аир* да види...“ („Тетин Ристе“, „Песни“, 281). Истозначни лексеми од кои и обата се турцизми имаме во следните стихови: „...по *ап̄сани*, по *зандани* / многу маки ти ќе видиш...“ („Илинденски мелодии“, „Песни“, 32) // Лудо лежи во зандана, / тешки *п̄ранг̄и* на нозете, / дробен *синџир* на рацете. („Илинденски мелодии“, „Песни“, 33).

Конески преку турцизмите кои се неутрални или стилски маркирани, а кои се јавуваат во единични или бројни примери, со една или повеќе варијанти или со синонимни парови, на својата поезија ѝ давал

ненаметлива експресивна и импресивна вредност, која читателот спонтано ја доживува.

### 4. Заклучок

Во својата поезија, Блаже Конески, мајсторски ги употребил турцизмите со што нивната повеќеслојност и убавина доаѓаат до израз. Турцизмите во поезијата на Конески имаат пред сѐ стилистичка вредност, односно експресивни и импресивни карактеристики. Конески, турцизмите, често пати ги употребувал како фоно-морфолошки фигури, а со тоа влијаел поетскиот израз автентично да долови соодветни состојби на лицата од одредено време и место, а тоа, од своја страна, влијаело и влијае на впечатокот на читателот. Ова најдобро може да се согледа кога турцизмите во поезијата на Конески ќе се приложат надвор од контекст кога тие се враќаат во својата лексикализирана положба. Одделно прикажани тие изгледаат пред сѐ неутрално, но во поетската нарација на Конески ја преминуваат границата на неутралноста и добиваат нијанса на стилска обоеност, а тоа го менува доживувањето на читателот.

Блаже Конески во својата поезија употребил 127 турцизми со следните форми: *абер* (< тур. им. haber < арап.), *аг̄и* (< тур. им. ağa), *аир* (< тур. им. hayır < арап.), *ајдут̄ / ајдут̄и* (< тур. им. haydut < арап.), *аман* (< тур. изв. aman < арап.), *амбар / амбарче* (< тур. им. ambar < пер.), *анг̄арии* (< тур. им. angarya < грч.), *ап̄цана / ап̄цани* (< тур. им. hapishane < ар.), *арг̄ат̄и / арг̄ат̄ска* (< тур. им. ırgat < грч.), *аскер* (< тур. им. asker < арап.), *бавча / бавчи* (< тур. им. bahçe < пер.), *бајрак / барјак* (< тур. им. bayrak), *бакшиш* (< тур. им. bahşiş < пер.), *бамја* (< тур. им. bamya < арап.), *бардиња* (< тур. им. bardak), *барут̄* (< тур. им. barut < грч.), *баш* (< тур. им. baş), *бедели* (< тур. им. bedel < арап.), *бели* (< тур. им. belâ < арап.), *бездриг̄ан* (< тур. им. bezirgân < пер.), *бериќет̄* (< тур. им. bereket < арап.), *бојадисани* (< тур. гл. < boyadı), *були, булук / булуци* (< тур. им. bölük), *бунар* (< тур. им. pınar), *г̄урбет̄чии* (< тур. им. gurbetçi), *дајак* (< тур. им. dayak), *далак* (< тур. им. dalak), *далг̄а / далг̄и-крилја* (< тур. им. dalga), *дамари* (< тур. им. damar), *дог̄рамаџии* (< тур. им. doğramacı), *доламче* (< тур. им. dolama), *дулѓ̄ери* (< тур. им. dülger < пер.), *думан / думани* (< тур. им. duman), *дуќан* (< тур. им. dükkân < ар.), *душман* (< тур. им. düşman < пер.), *ѓ̄убре / ѓ̄убренце* (< тур. им. gübre < грч.), *ѓ̄урулт̄ија* (< тур. им. gürültü), *ерг̄ени* (< тур. прид. < ergen), *занает̄* (< тур. им. zanaat < арап.), *зандан / зандана / зандани* (< тур. им. zindan < пер.), *зарзават̄* (< тур. им. zerzevat < пер.), *зокуми* (< тур. им. zakkum < арап.), *зулуми* (< тур. им. zulüm < арап.), *избербат̄ени* (< тур. прид. berbat < пер.), *јорг̄ован* (< тур. им. erguvan < пер.), *кадифен* (< тур. им. прид. kadife < арап.), *кајсија* (< тур. им. kayısı), *калдрми* (< тур. им. kaldırım), *камари / камарче* (< тур. им. kamara < итал.), *камшици* (< тур. им. kamçı), *канџи* (<

тур. им. kanca < итал.), *каршилак* (< тур. им. karşılık), *кат̄мерест̄и* (< тур. им. katmer), *кафана* (< тур. им. kahvehane < арап.-пер.), *кафез* (< тур. им. kafes < арап.), *кибарни* (< тур. прид. им. kibar < арап.), *кибрит̄* (< тур. им. kibrit < арап.), *килим* (< тур. им. kilim < пер.), *кирациски* (< тур. им. kiracı), *колиба* (< тур. им. kulübe < пер.), *конаци* (< тур. им. konak), *кондурации* (< тур. им. kunduracı), *комшија / комшии* (< тур. им. komşu), *корија* (< тур. им. koru), *кубе* (< тур. им. kubbe < арап.), *кувет̄* (< тур. им. kuvvet < арап.), *кулуци* (< тур. им. kulluk), *курт̄ул / курт̄ули* (< тур. гл. kurtul-), *куршум / куршуми* (< тур. им. kurşun), *ламба* (< тур. им. lâmba < грч.), *лаф* (< тур. им. lâf < пер.), *леблебии* (< тур. им. leblebi < пер.), *манг̄ал* (< тур. им. mangal < арап.), *мезе* (< тур. им. meze < пер.), *мерак* (< тур. им. merak < арап.), *минаре* (< тур. им. minare < арап.), *муацир* (< тур. им. прид. muhacir < арап.), муезин (< тур. им. müezzin < арап.), *мусандри* (< тур. им. musandıra < грч.), *муш̄терии* (< тур. им. müşteri < арап.), *налани* (< тур. им. nalın < арап.), *п̄азар / п̄азариш̄т̄а* (< тур. им. < pazar < пер.), *п̄азарџии* (< тур. им. pazarcı), *п̄арт̄али* (< тур. им. partal), *п̄арчиња* (< тур. им. parça < пер.), *п̄ип̄ер / п̄ип̄ер-п̄ат̄лицан / п̄ип̄ерки* (< тур. им. biber), *п̄усија* (< тур. им. pusu), *саат̄* (< тур. им. saat < арап.), *саксија* (< тур. им. saksı), *салат̄и* (< тур. им. salata < итал.), *сандачиња* (< тур. им. sandık < арап.), *сарма* (< тур. им. sarma), *сач* (< тур. им. sac), *сејмени* (< тур. им. seğmen, seymen), *синџир / синџири* (< тур. им. zincir < пер.), *сокаци / сокаче* (< тур. им. sokak < арап.), *сурија* (< тур. им. sürü), *т̄абла / т̄абли* (< тур. им. tabla < арап.), *т̄ави* (< тур. им. tava < пер.), *т̄аман* (< тур. им. прид. < tamam), *т̄езг̄иња* (< тур. им. tezgâh < пер.), *т̄ераси* (< тур. им. taraça < итал.), *т̄орба* (< тур. им. torba), *т̄уршија* (< тур. им. turşu < пер.), *т̄ут̄ун* (< тур. им. tütün), *ќерамиди / ѓерамиди* (< тур. им. kiremit < грч.), *ќуќур* (< тур. им. kükürt < пер.), *уџум* (< тур. им. hücum < арап.), *циг̄ар / циг̄ара* (< тур. им. sigara < шпан.), *чаири* (< тур. им. çayır), *чакалиш̄т̄е* (< тур. им. çakal < пер.), *чардаци* (< тур. им. çardak < пер.), *чат̄алчиња* (< тур. им. çatal), *чевре* (< тур. им. çevre), *чекан / чеканчиња* (< тур. им. çekiç), *чешми* (< тур. им. çeşme < пер.), *чинари* (< тур. им. çınar < пер.), *чинг̄ел* (< тур. им. çengel), *чорап̄че* (< тур. им. çorap < пер.), *чорбаџиски* (< тур. им. çorbacı), *џамија* (< тур. им. cami < арап.), *џенем* (< тур. им. cehennem < арап.), *џеп̄че* (< тур. им. cep < арап.), *џиџиња* (< тур. прид. < cici), *шамија* (< тур. прид. şamil < арап.), *шеќерчиња* (< тур. им. şeker < пер.).

Од гореизложените турцизми може да се согледа дека тие можат да имаат разновидна етимологија, но сите тие се навлезени во македонскиот јазик со посредство на турскиот јазик.

На крај, можеме да заклучиме дека Конески мајсторски и свесно ги вградил турцизмите во својата поезија, а со тоа неговата поезија добила специфична експресивна и импресивна вредност. Лирската поезија на Блаже Конески го положи тестот на времето, и денес е омилена и се чита со голема љубов, а тоа од своја страна влијае турцизмите кои се

употребени во неа да не паднат во заборав и да го обезбедат својот континуитет и опстанок.

БИБЛИОГРАФИЈА:

Конески Блаже. (1987). *Историја на македонскиот литературен јазик*. Култура – Скопје;

Конески Блаже. (1990). *Песни*. Култура – Скопје;

Конески Блаже. (1990). *Песни и препеви*. Култура – Скопје;

(2002). *Блаже Конески (осумдесет години од раѓањето)*. Институт за македонска литература – Скопје;

(2002). Делото на Блаже Конески (остварувања и перспективи). Македонска академија на науките и уметностите – Скопје;

Мицковиќ, Слободан. (1986). *Поетските идеи на Конески*. Наша книга-Скопје;

Ќулавкова, Катица. (1984). *Фигуративниот говор и македонската поезија*. Наша книга- Скопје;

Ќулавкова, Катица. (1989). *Одлики на лириката*. Наша книга-Скопје.

Marija Leontic

# EXPRESSION AND IMPRESSION OF TURCISMS IN THE BLAZE KONESKI'S POETRY

*(Apstract)*

Blaze Koneski has made clear in his works on numerous occasions his position regarding turcisms in the Macedonian literary language. He had regularly pointed out that turcisms with neutral marking will be used in the future and will survive, and that others will receive even greater stylistic marking. This tendency is included in his literary works.

His poems where he masterly used turcisms are also of significance. These turcisms are neutral marking or stylistic marking. But these turcisms also have expressive and impressive characteristics. Turcisms with their expressive and impressive values, enriched the Koneski's poesy. Therefore, we can conclude that Blaze Koneski has influenced through his poems, directly and indirectly, the survival of the turcisms in the Macedonian language. This conclusion will be supported by illustrative materials from the whole Blaze Koneski's poetry.

**Key words**: *turcisms in the Blaze Koneski's poetry, neutral turcisms, stylistically marked turcisms, expression of turcisms, impression of turcisms*

*Марина Сӣасовска*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И СТАНДАРДИЗАЦИЈАТА НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК (МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК ВО МЕДИУМИТЕ)

„За нас, повеќе отколку за многу други во светот,
јазикот претставува со сè што е на него создадено,
како говорен и пишуван текст, најголемо
приближување до идеалната татковина, тој е
заправо единствена наша најкомплетна татковина“
**Блаже Конески**[1]

Блаже Конески, нашиот великан, неуморно создаваше капитални дела кои говорат за нашето траење во времето и низ времето, дела кои денес зрачат со својата трајна и ненадминлива вредност. Во нив, преку нераскинливи нишки, е вткаено најесенцијалното во поглед на јазичните истражувања, како и најтрепетното од растревожената поетска душа кога пее за црвената и за црната нишка, нишка која го следи одот македонски.

Стандардизацијата на македонскиот јазик се заокружува во 1945 г., а целта е потврдување, односно признавање на македонската нација и на македонскиот јазик со издвојување нов стандард во рамките на еден дијалектен континуум. Личната заложба на Блаже Конески е од особено значење за разработката и за ширењето на македонската стандардно-јазична норма. Тие никулци се јавуваат уште за време на неговото студирање во Софија, продолжуваат по ослободувањето, кога е назначен за член на првата јазична комисија[2], а се простираат низ децениите исполнети со плодна работа[3], сè до неговата смрт.

---

[1] *Поздравна реч на д-р Алекса Пойоски,* во *Придонесот на Блаже Конески за македонската културa*, Универзитет „Св.Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, 1999, стр.9.

[2] *Стенографски белешки од ūрваūа јазична комисија,* Стојан Ристески, Менора, Скопје, 2000, стр. 5-17. Во текот на Втората светска војна се наметнува и прашањето за македонскиот литературен јазик и за македонската азбука, кое особено доаѓа до израз во 1943 г. На Првото заседание на АСНОМ е донесено и Решение за воведување на македонскиот јазик како службен јазик, а со тоа се наметнува и потребата од изработка на граматика и на

Македонскиот јазик, односно областите на неговата употреба, зборуваат за тоа каков е неговиот статус во Република Македонија. Последнава деценија загрижува податокот за експанзијата на англискиот јазик во областите што ги засега светската комуникација: економијата, дипломатијата, политиката, науката, информатиката, што придонесува за негово несопирливо навлегување во говорената и во пишуваната форма на македонскиот јазик. Се забележува зачестената употреба на изразите: *брифинг̄, консалшинг̄, йрес, бос, офис, аг̄енда, конвершира, конверг̄ира, монишоринг̄, ин ког̄нишо, иновација*[4]. Секоја чест на англискиот јазик, кој ни овозможува непречена комуникација со светот, но честопати англизмите навлегуваат со т.н. „авторитет“, најчесто кога говорителот сака да ја истакне својата интелектуалност, начитаност, односно познавањето на странската терминологија. Од друга страна, и јазикот на младите ја отвора вратата на забрзаното навлегување на англизмите. Тие во својата меѓусебна комуникација, особено при нивното општење преку електронските мрежи (Фејсбук, МСН и сл.), употребуваат скратеници од англискиот јазик, од типот на: *brb (be right back,* со значење „ќе се вратам бргу“*), LOL (laughting out loug* „смеј се гласно“*), nvm (never mind „не е важно“), np (no problem* „нема проблем“*), ly (love you* „те сакам“*), ttyl (tolk*

речник на македонскиот јазик. За таа цел, Поверенството на народната просвета во 1944 г. формирало *Комисија за ушановонуене на македонскиош јазик, азбука и йравойис* во следниот состав: Ристо Проданов, Ристо Зографов, д-р Ѓорѓи Шоптрајанов, Даре Џамбаз, Васил Илиев, д-р Михаило Петрушевски, Круме Тошески, Мирко Павлов, Ѓорѓи Киселинов, Венко Марковски и **Блаже Конески.** Комисијата работела на утврдувањето на македонскиот литературен јазик, на македонската азбука и на македонскиот правопис од 27 ноември до 4 декември 1944 година. Но Президиумот на АСНОМ, по предлог на Страхил Гигов, побарал помош од советските научници Бернштејн и Державин, кои, и покрај сите настојувања, не дошле, па токму затоа е формирана Втората јазична комисија, во која членувале: Воислав Илиевски, д-р Ѓорѓи Шоптрајанов, како и **Блаже Конески**, Даре Џамбаз, Венко Марковски и др. Оваа Комисија во март 1945 г. ја усвоила Вуковата азбука, што предизвикало извесни бранувања меѓу македонската интелигенција. Затоа е формирана и Трета јазична комисја, во состав: Венко Марковски, Васил Ињоски, Мирко Павловски, **Блаже Конески**, Крум Тошев, Иван Мазов, Густав Влахов, Владо Малески, Киро Хаџивасилев, Илија Топаловски, која на 3 мај 1945 г. ја утврдила македонската азбука, а на 2 јуни истата година го утврдила и нацртот на Македонскиот правопис. Блаже Конески во воведниот дел на својата *Грамашика* ги наведува следниве пропусти од работата на Првата комисија: 1. „дека таа го дава предлогот не во дефинитивна форма, ами крајно решение за нашето јазично прашање треба да се земе дури кога ќе дојделе да ни поможат руските научници“, 2. работата била поверена на една друга комисија, која на 3 мај 1945 година донела резолуција „по прашањето на македонската азбука“. (Конески, 1967:16).

[3] Граматиката на МЈ (прв дел 1952 г., втор дел 1954 г.), Македонски правопис со правописен речник (со Крум Тошев, 1950), Речник на македонскиот јазик (1961), Историја на македонскиот јазик (1965), Македонскиот 19. век, јазични и книжевно-историски прилози (1986) и др.

[4] Овие се употребуваат наместо македонските зборови: *средба или разг̄овор, сшручни совеши во йроекширањешо или г̄радбаша, йечаш, шеф, канцеларија, йошсешник со белешки или делокруг̄ на рабоша, менување, йриближување, надг̄ледување, шајно или скриено, новосш.*

*to you later* „ќе зборуваме подоцна“*), и (you* „ти“*), y (why* „зошто“*), pls (please* „те молам“*), tnx (thanks* „благодарам“). За жал, само мал број од нив се македонски, како: nz (не знам), pozz (поздрав), zdr (здраво), mn (многу), и тоа најчесто напишани на латинично писмо. Ваквото помодарство се должи на потребата за брза комуникација, но сведоци сме на тоа дека на овој начин доаѓа до обезличување на нашиот јазик, до една јазична девалвација. Во секојдневната употреба ја забележуваме и сè поголемата застапеност на изразите од типот: *пушти ми мејл, тач екран, јави се на чет, ќе одиме на фаст фуд, кул девојка, фенси.* Слична е состојбата и во македонските медиуми каде што англизмите најчесто ги среќаваме во емисиите од забавен карактер, па така сè почесто слушаме: *стејџ, бекстејџ, фанови, уникатен перформанс, добар саунд*, потоа во рекламите на радио: *шауер гел, боди лоушн, лајк, тим - билдинг, бјути третмани* и сл.

Токму затоа е неизбежно да им се посочи на македонските говорители, во своите секојдневни или, пак, деловни разговори, да не ги помакедончуваат англиските зборови, туку да употребуваат наши, македонски, да зборуваат на мајчин јазик, со соодветно избрани јазични средства, а да ги прифатат туѓите зборови само во случаите кога за нив немаме соодветни во нашиот јазик, како што се примерите: *софтвер, ласер, рок, рап, кантри, интернет* и сл. Секако дека не станува збор за спречување на навлегувањето на интернационализмите, кои нè врзуваат со светот и со јазиците во светот, ниту пак за наметнување пуристички решенија, туку само за совет дека македонскиот зборувач треба да го познава соодветниот македонски збор и да има јасно изградена свест за значењето на сопствениот јазик. Да потсетиме на зборовите на Блаже Конески, кој зборувајќи за составот на Речникот, ќе истакне: „во нашиот литературен јазик треба да дојдат до израз што повеќе зборови од народниот јазик...; да се оживотворуваат за општа употреба некои наши убави зборови, зачувани во народот, но во говорот на интелегенцијата често потиснати од зборови земени отстрана“.[5]

Во услови на забрзан општествен развој, покрај лингвистиката, која како наука за јазикот има за задача да ја воведе јазичната култура во спознајната свест на единката и на колективот, огромна улога во тој поглед играат и медиумите, кои заземаат важно место во општествениот живот. Предмет на интерес во нашиот труд е јазикот на средствата за јавно информирање, кои како најмасовно распространети и како највлијателни врз јавното мислење, навистина треба да водат сметка за изразувањето. Но и секој поединец, кој настапува во јавната комуникација, треба и мора да владее со стандарднојазичната норма, бидејќи, како што повеќепати Блаже Конески знаеше да истакне „стандардниот јазик е како руво за празник, а дијалектот како за делник“.

---

[5] *Придонесот на Блаже Конески за македонската култура*, Универзитет „Св.Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, 1999.

Основната цел на јазикот е комуникативноста, секојдневниот разговорен јазик се одвива спонтано, а за разлика од него, јазикот на електронските медиуми однапред треба да биде коригиран[6]. Но, поради темпото и поради брзината на пренесувањето на информацијата, не се води доволно грижа за јазикот и за јазичниот израз. Кога зборуваме за јазикот на медиумите, во еден одреден период, односно денес, тргнуваме од размислата дека се поместија границите на вреднување на нештата. Сега е поважно да се биде прв во пренесувањето на информациите, да се биде прв на местото на настанот, без ни малку да се помисли на функцијата на јазикот како комуникациско средство, кое допира до секој дом, до секоја единка. Резултат на тоа е сè позачестеното грешење кога зборуваме македонски. Токму затоа во нашиот труд ќе се обидеме да дадеме преглед на неколкудневните белешки направени од (не)стандардната употреба на македонскиот јазик во нашите електронски и печатени медиуми. Заради подобра прегледност, грешките ги издвоивме во две групи: грешки во пишувана и грешки во говорена форма на јазикот:

Во пишуваните текстови најчесто се греши во однос на употребата на голема буква:

- *Се продава куќа на брегот на Охридско езеро во близина на Еуро-Хотел.*(МТВ, 6.12.2012 г.)
- *Каролина ќе одржи концерт на 13 Мај.* (ТВ Сител, Бек стејџ)
- *ББС направи репортажа во која го отслика животот на евреите во Македонија.* ( ТВ Сител, 28.11.2011 г.)
- *...онака како што е предвидено во Времената Спогодба.* (МТВ, 5.12.2011г.)
- *...за одбегнување на разговорите под покровителство на Обединетите Нации.* (МТВ, 5.12.2011 г.)

Називите на институциите најчесто се пишуваат со сите големи почетни букви, што доаѓа под влијание на англискиот јазик: Стопанска Банка, Македонски Радиски Фестивал, Обединета Македонска Дијаспора, Утрински Весник (Пријатели на Дневник)

Заради избегнување на грешките во однос на правилната употреба на големата буква, во последно време сè повеќе се практикува насловите (и во печатените и во електронските медиуми) да се пишуваат со сите големи букви.

Што се однесува на употребата на надредните знаци, тие или воопшто не се пишуваат, или, пак, ако постојат, ретко кога се поставени правилно:

- *Rihanna и врати на Франција со нова провокација.* (ТВ Сител, Бек стејџ)
- *Мајка и ја мислеше пејачка, а таа манекенка.* (ТВ Сител, Бек стејџ)

---

[6] Станува збор за однапред подготвени текстови, во кои треба да се почитуваат определени правила во рамките на стандардната употреба на македонскиот јазик

- *Сеīа сè зависи од волјаūа на ūарūијаūа.* (ТВ Сител, 12.12.2012 г.)

Заменските форми од типот *која било, шūо било, каква било* сè почесто се изговараат или се пишуваат неправилно: *било која, било шūо, било каква* и сл.

Во однос на грешките на морфосинтаксички план, се забележува погрешна употреба на кратките и на долгите заменски форми за директен и за индиректен предмет: - *И неīо немој да му кажуваш.* (ТВ Сител, 6.12.20011 г.) - *Вас Ви се обраќам.* (ТВ Сител) - *Поīледни нè нам како ни е.* (ТВ Канал 5), како и грешки во употребата на прилогот после наместо предлогот по :- *После усūешниūе ūародии. – После ūеūнаесеū īодини... – После ūресудаūа во Хаī...* (ТВ Сител, 13.12.2011 г.). Тука наведуваме примери за уште една јазична појава од морфосинтаксички карактер, којашто, како што вели Петрова-Џамбазова (Петрова-Џамбазова 2005: 32), придонесува за нарушување на синтаксичките принципи во македонскиот јазик. Така, под влијание на англискиот јазик, денес се сè почести ваквите образувања: *Сиūел ūелевизија (намесūо ūелевизија Сиūел), Томи мајонез, Фонко климаūизери, Голд каūучино, Зона мебел, Лајф маīазин, Еври деј Ресūоранοū, Класик мајонезоū, Дијаманū марīарин.*

На синтаксички план ги воочивме овие недоследности:

- несоодветна употреба на сврзниците: *али, ūака да, чим, неīо, ūошūо*: – *Им се одзема лиценца ради неврешење на дејносū.* (ТВ Сител, 13.12.2011 г.)

- често мешање на причинскиот сврзник *зашūо* со прашалниот збор *зошūо*: *Не дојде на рабоūа зошūо беше болен.*

Забележуваме слабости и недоследности во однос на зборoредот: - *Пеū рабоūи кои на вашиоū ūод му се ūоūребни. - Исūражување: Шūо жениūе носаū во чанūиūе. - Да видиме шūо денес се случуваше во Парламенūоū. Сè шūо на вашаūа бања и è ūоūребно е Помūа.* (ТВ Сител, 10.12.2012 г.).

Во изговорот, или во усната форма, најчесто се греши при акцентирањето, како и во интонацијата и во дикцијата.

Неправилната артикулација и интонација, кои се забележуваат кај презентерите и кај новинарите во македонските медиуми, придонесува македонското да се воспрeема како туѓо. Во однос на изговорот на некои гласови, се прибегнува кон стеснување на вокалите, кон различно нијансирање во изговорот на */ќ/* и на */ѓ/*, и тоа под влијание на скопскиот говор, */лј/* се изговата онака како што се пишува, а да не зборуваме за изговорот */л/* пред вокалите од преден ред: *Јоксимовиќ, Милошевиќ, илјада, фоūелја, милионер, лице, зеленчук* и сл.

Во однос на погрешната акцентуација, им симнуваме капа на политичарите, кои, како по некое нивно непишано правило, најчесто ги акцентираат зборовите на четвртиот слог од крајот на зборот: еконóми-

јата, пáрламентот, нéгативни, клáсичното, íндиректен, собрáнието, мéдиуми, или, пак, на вториот слог: буџéтот, учéбник, отíдам, раководíтел и сл. Конески во својата *Граматика* (Конески, 1967: 155) го истакнува акцентскиот систем како една од најважните карактеристики на македонскиот литературен јазик. Тој ги повикува интелектуалците „да обрнат поголемо внимание на начинот по кој акцентираат" и констатира дека „правилно да го усвоиме акцентот на нашиот литературен јазик, значи да се ослободиме од еден вид самоунижување".

Уште еден загрижувачки податок е сѐ поинтензивното напуштање на акцентските целости, коишто претставуваат наше обележје, не само меѓу балканските јазици туку и меѓу јазиците од словенската јазична група: *Кáко правел тој? Éве ти го моливот.* Исто и: *кíсела вôда, кíсело млеко, сýво грозје* и сл.

Доволно е да се направи еден панорамски преглед на актуелните синхронизирани серии за да се увериме во она што го кажавме.

Ми се чини дека редовно се употребува *превзема* наместо *презема, взаемен* наместо *заемен* и сл.

Токму затоа треба навреме да ги решаваме јазичните проблеми и да го афирмираме стандардниот јазик преку средствата за масовно општење. Неодминлив е податокот дека денес ние имаме потреба од доследно спроведување на стандарднојазичната норма, потреба од јазично планирање, бидејќи со губењето на нашиот чист мајчин македонски збор, го губиме и нашиот идентитет.

БИБЛИОГРАФИЈА:


Веновска-Антевска, Снежана 2008. *Јазиците во контакт*, Зборник на трудови од научниот собир, *Јазиците во контакт некогаш и денес*, Скопје (7-12)

Гард, Пол 1999: *Блаже Конески и стандардизацијата на јазикот,* Меѓународен научен собир *Придонесот на Блаже Конески за македонската култура,* Универзитет „Св.Кирил и Методиј", Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје (159-166);

Ѓуркова, Александра 2008: *Македонскиот јазик и актуелните јазични тенденции*, Македонски јазик – минато, сегашност, иднина, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје (57-66);

Конески, Блаже 1967: *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Култура, Скопје;

Корубин, Благоја 2001: *Јазикот наш денешен*, книга шеста, ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје; *Македонскиот јазик и средствата за јавно информирање,* ИМЈ „Крсте Мисирков", Скопје, 2008;

Минова-Ѓуркова, Лилјана 2000: *Синтакса на македонскиот стандарден јазик*, Магор, Скопје;

Петрова-Џамбазова, Снежана 2005: *Кон збороредот на ИГ со вторични имиња*, Зборник на трудови од тркалезната маса *Актуелните состојби во македонскиот јазик*, Скопје ( 36-39);

Петрова-Џамбазова, Снежана 2006: *За јазикот во една емисија за деца*, Зборник на трудови од научниот собир *Функционалните стилови во македонскиот јазик*, Скопје (83-84);

Ристески, Стојан 2000: *Стенографски белешки од првата јазична комисија*, Менора, Скопје;

Стаматоски, Трајче 1999: *Стандардниот јазик во денешни услови*, Македонски јазик – минато, сегашност, иднина, ИМЈ „Крсте Мисирков" , Скопје (9-16);

Тантуровска, Лидија 2006: *СМС НА МС*, Зборник на трудови од научниот собир *Функционалните стилови во македонскиот јазик*, Скопје (69-82)

Marina Spasovska

*(Abstrakt)*

The personal dedication of Blaze Koneski is of special significance for the elaboration and the spreading of the Macedonian standard language norm. In the last decade the information about the expansion of the English language in the areas which concern the world communication worries, and on the other hand the language of the youth opens the door for its fast invasion in the Macedonian language. In conditions of fast social development, besides linguistics, which as a language doctrine has a task to implement the language culture in the cognitive conscience of the individuals and the collective, the great role play the media as well, which take an important place in the social life. They should take care about the wording the most, as the mass outspread and the most influent upon the public opinion, but every single individual as well who participates in the public communication should operate with the standard language norm. In this paper we belabour on the mistakes in the written and the spoken form which diverge from the standard language norm of the Macedonian language.

*Светлана Давкова-Ѓорѓиева*

# НАРОДНИОТ СИСТЕМ ЗА МЕРЕЊЕ НА ВРЕМЕТО ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Уште од најстаро време луѓето се стремеле да воспостават единици за мерење на времето. Како природен образец за таквото мерење го прифаќале денот, а различните народи, пак, денот го делеле на различни составни делови. Секако, една од основните одлики на мерките за мерење на времето од оние за тежина, количество, волумен итн., е неможноста тие да бидат материјално репродуцирани. Мерките за време ја имаат и таа особеност што метеоролошката основа им е двојна. Имено, најголемите единици за мерење на времето – година, месец, денонокие ги дава самата природа, а помалите единици за мерење на времето ги определува човекот. Природните единици (година, месец, денонокие) се покажуваат како многу комфорни, зашто вредноста им е постојана и практично еднаква за сите места на земјината топка.

Во нашето општество постојат два системи за мерење на времето: едниот е официјален, а другиот е народен систем со кој се мери времето. Типично за официјалниот систем е потполната прифатеност на карактеристичните белези на општоутврдениот и прифатен европски систем, како и неговата непотполност. Времето во денонокието кое официјално се мери со броење на часовите, се врзува со појавувањето на градскиот часовник во времето на ренесансата, кога всушност и почнува да се прифаќа и сфаќа поимот, час, саат. Дотогаш традиционалните средства за објавување на времето на жителите во градовите биле: сончевиот часовник, артилерискиот истрел, молитвата од минарето или ѕвоното на камбаната (Шарланова 2001: 135).

Народниот мерен систем за време во сферата на денонокниот циклус е всушност комбинација од низа системно образувани критериуми, како на пр.: положбата на Сонцето и Месечината над хоризонтот, исхраната на човекот, однесувањето на некои домашни животни во одреден период од денот итн.

Аналогно на фактите што денонокието има два оптички составни дела, светло и темно време, т.е. ден и нок, тоа е разделено на две еквивалентни половини. Во својство на граница меѓу светлото време – денот и

темното – ноќта луѓето ги приемаат моментите на изгревањето и на заоѓањето на сонцето (Ристески 2005: 319).

Народот ги употребува термините[1]: ***ден*** за да го означи времето од изгревот до заодот на сонцето, односно времето додека е видливо и ***ноќ*** за делот од денонокието во периодот од вечерта до утрото, потоа ***ден и ноќ*** заедно со значење 'денонокие'. Во Речникот на македонската народна поезија (понатаму РМНП) именувањето ***ден*** е регистрирано со пет значења, а второто значење е 'време од 24 часа (ден и ноќ заедно)'. Пр. *одбрале ми тридесет момчина / кој од каде јунак од јунака, / пред Благоец дванаесет дена, / кој си немат ни мајка ни сестра / да си одет горски арамии, / да си одет во гора зелена* (РМНП II: 57).

Сонцето, всушност е најзначајниот параметар за временско перцепирање на денот. Тргнувајќи од трите основни положби на Сонцето, односно од перцепцијата на патот што го минува Сонцето по небесниот свод во текот на еден ден, во народната култура на Македонците денот се дели на: ***утро, пладне*** и ***вечер***, а народот околу овие составни делови на денот прави подетално мерење на времето односно на часовите, давајќи соодветни именувања.

Времето малку пред разденување, кога сè уште е мрачно, темно, меѓу народот е познато како ***пред зори.*** Во голем дел од македонските дијалекти го бележиме именувањето ***мугра*** односно разновидностите ***мугра/мурка***, потоа синтагмата ***мурко време*** како и лексичката разновидност ***мулка/мулинка***. Односниве називи најверојатно биле мотивирани од визуелната слика на темносивата (сива и црна) боја во тој период на денот. Во оваа смисла, пак, во долновардарските говори односниов назив се употребува да го означи времето и кога се стемнува, односно да го означи временскиот период на полутемница. Пр. во дојранскиот говор со називот ***мурка*** се означува времето 'рано наутро, пред зори' (во Николич), додека во соседното село Патарос со истиот назив е означено времето 'приквечер кога зајдува сонцето'. Во двата случаи станува збор за период на полутемница, односно за време кога не е ниту ноќ ниту ден (Пеев 1979: 130). Во Радовиш со именувањето ***м'урка*** се означува 'времето меѓу зората и денот': *у-м'уркат̄а оше-ќе ст̄'анеме, ќе-'одиме нат̄ут̄'уно*, или описно во синтагма *коḡа п̄'ука деноṯ* (Бојковска 2003: 221). Во ограничени ареали на македонската дијалектна територија, поконкретно, во крајните западни и југозападни периферни македонски говори овој дел од денот се именува како ***темна зора//дебела зора//прва зора***. Периодот од денот што се определува според излегувањето на ѕвездата Деница на исток или според тоа кога почнува да се губи темнината на небото, речиси на целата територија на Македонија се именува како

[1] Лексичкиот материјал за именувањата поврзани со мерниот систем за време е користен од картотеката на проектот *Македонски дијалектен атлас* што се работи во Институтот за македонски јазик „ Крсте Мисирков", како и од објавени трудови од областа на македонската дијалектологија.

***ѕора***. Имено, времето кога се покажуваат првите зраци на сонцето што изгрева во македонските говори е именувано како: ***изгрев/изгреј/огреј сонце*** односно ***угрев/угр'еј сонце.*** И во РМНП нотирана е синтагмата *изгрев сонце* со која се означува времето кога изгрева сонцето, пр. *дај ми, Магде, твоја руса коса,/ вездеи гледам, сванок ја сонувам, / од вчера дур до изгрев сӑнце* (РМНП III: 40). Само во долнопреспанските говори за времето кога изгрева сонцето ја забележавме синтагмата ***удри с'ӑнце.***

Штом сонцето е веќе изгреано, доаѓа утрото. Овој период од денот се карактеризира со полна денска светлина. Во различни делови на Македонија овој период од денот различно се именува, а во некои краишта тоа се идентификува со времето кога се поаѓа на работа. Најраспространети се именувањата ***утро, утрина, изутрина*** потоа ***сабајле/сабајлина*** и ***наутро***. Во Малешевијата како и во штипско-струмичките говори ова време од денот се именува како ***ранина/ ранинка /рано утро.*** Именувањето ***заран/озаран*** се бележи во периферните југозападни говори. Кај исламизираните Македонци во Велешко за овој дел од денот е регистриран називот ***саба*** од тур. sabah ‘утро’ (Ристевски 2005: 322).

Во периодите кога земјоделците работеле во полето, излегувале рано од дома, работеле одредено време па се одмореле и при тоа јаделе. Потоа продолжувале со својата работа. Во село обично се јадело четири пати на ден, а македонскиот селанец земајќи го времето на јадење како критериум, создал соодветни именувања кои всушност го означувале соодветното време во денот. Наутро околу 6-7 часот јадењето се нарекува ***појадок, поручок***, а времето било познато како ***поручок време*** (во централните македонски говори), ***сабајлешен ручек*** или уште ***ручек време*** (во северните македонски говори) за да се означи времето кога се појадува. Називите ***поапок*** односно ***подапок време*** се карактеристични за југоисточните говори каде се бележи именувањето ***кавејалти/кавејала*** со значење ‘време за појадок’ (тур. kahvaltı ‘појадок, закуска’). И со синтагмата ***закуска време*** во овие говори но и во дел од северните македонски говори (кумановскиот и кривопаланечкиот) народот го означува времето за појадок. Тоа е времето кога се консумирало храна во помали количини. Времето кон средината на денот кога сонцето се наоѓа највисоко на небото и е најжешко, некаде околу 12-13 часот, се јаде обилно, се пладнува и ова време од денот речиси во сите говори е познато како ***пладне, пладнен/пладнешен ручек*** односно како ***ручек*** или ***ручек време*** или уште и како ***голем ручек***. Времето кога се руча во крајните југозападни македонски говори како и во југоисточните говори го именуваат како ***време за обед(т)*** односно ***време за голем обед(т)***, зашто во тој период ***се обедува*** односно се руча и се одмора подолго време.

Кога ќе помине пладнето (околу 16-17 часот) доаѓа ***попладне*** или ***по ручек*** односно ***след обед време.*** Тогаш се ***ужина*** (во Струмичко - ***јуж'ина***), а се употребуваат именувањата ***време за дива, мртва*** или ***ќора ужина*** (Гостиварско) како и именувањата ***пладнина*** или ***следобедна***

***закуска*** (во малешевско-пиринските говори). Тоа е времето кога се јаде малку храна, тоа што останало од обед, од ручек и при тоа се одмора. Онаму каде што живеело мешано население (муслиманско и христијанско) за овој период од денот се употребува називот ***икиндија.*** Со односново именување се означува времето околу 16 часот, а тоа е всушност времето на третата пополадневна муслиманска молитва. Во РМНП забележан е називот ***икиндија*** 'времето помеѓу ручек и вечера (околу 14 часот)'. Пр.: *коѓа беше време икиндија, / ми ойиде (Павле йомалечок)во земја арайска; сврйи коњой Радич јунак, / йојде на ладни меани, / седна си вини да йие, / од йладина д' икиндиа* (РМНП III: 79).

Времето кога сонцето ќе почне да заоѓа настапува време на ***заод сонце, заи сонце, зајди сонце.*** Односниве именувања во нивните фонетско-фонолошки и прозодиски разновидности се регистрирани на целата македонска јазична територија. Во дримколскоголобрдскиот говор се употребува синтагмата ***седни сонце*** и ***сени сонце***, а називот ***ѓумбаѿа*** е познат во реканскиот говор. Според народните правила за социјално однесување, во овој период од денот треба да се завршат сите работи на полето и на нивите, како и многу други активности што биле поврзани со движењето на луѓето надвор од куќите (Ристески 2005: 324).

Ноќта, ноќното време настапува со заоѓањето на сонцето, со паѓањето на првиот мрак и со излегувањето на месечината и на ѕвездите на небото.

Еден час откако сонцето ќе зајде доаѓа т.н. ***време за мала вечера.*** Тогаш земјоделците само што се дојдени од нива и каснуваат малку. Времето по час, час и половина е познато као ***ѓолема вечера*** и тогаш се јадело пообилно. По големата вечера настапува ***йоѿаина доба, ѓлуво доба*** или ***йолноќ.*** Пр.: *време било ѿокмо на йолноќе, / на йолноќе, време ѓлуа доба, / шѿо му дошле ѿри наречници, / на деѿеѿо кќсмеѿ да наречаѿ; кој клукаѿ на йорѿа она ноќна доба, / ноќе на йолноќе на ѓлуаѿа доба? /; мори, шо ѿи ѿекна шо йобеѓна / ноќно време ѓлуа доба!* – за да се означи 'времето од полноќ до првите петли' (РМНП I:378).

Кај народот најраспространет критериум за определување на времето преку ноќта било пеењето на петлите.

Времето кога петлите пропејуваат речиси насекаде во македонските говори се именува како ***йеѿлино време.*** Во него, исто така, има подетални уточнувања. На пр.: ***йрви йеѿли*** е времето веднаш по полноќ, а тоа време народот го нарекува ***ѓлуво доба/ѓлуво време/ѓлува ноќ.*** Потоа пеат ***вѿори йеѿли*** - тоа е времето пред разденување. Пр.: *свекрва Мара карала /од йрви йеѿли до вѿори / Мара се жалба нажали, / ѿа сѿана Мара ойиде / на ѿова йоле широко, / ѿа викна Мара зайлака; чекал ѓо е (Дамјана), чекала (Сѿојана) јод йрви йеѿли до вѿори, / јод вѿори йеѿли до ѿреѿи* (РМНП I: 344); а пак, ***ѿреѿи йеѿли*** е времето околу час и половина по пеењето на вторите петли. Во македонските народни говори како синоним на ***ѿреѿи йеѿли*** е забележана употребата на именувањето

***зора, заран, озран*** и други лексички разновидности споменати погоре, затоа што токму во тој период од денот, рано наутро се покажува првата утринска светлина при разденување. Пр.: *йеѿлиѿе йејаѿ, зора се зориѿ, / Радана мајка на йорѿа сѿои, / Радини другики на вода одаѿ; йеѿли йејаѿ на самнувајне, / йушѿај ме мило либе, зора е! / - Тије се йеѿли уште од вечер, / йосѿој, йочекај либе, рано е!; еѿо ѿреѿи йеѿли йройејаа,/ згора, гледај, се зазори, / сонце, ќерко йак изгреа, / ама ѿебе ми ѿе намаѿ* (РМНП II: 487; 326).

Поголеми мерки за време во народниот мерен систем биле месецот и годината. И тие биле засновани единствено на долгогодишниот опит и набљудување на природата на поколенијата земјоделци, сточари и сл. Сосем природно, ваквите начини на мерење на времето биле релативни и неточни.

Во текот на ноќта кога небото е јасно, определувањето на времето се правело според положбата на некои ѕвезди или пак според местоположбата на Месечината над хоризонтот. Имено, броењето на деновите во еден месец, народот го правел набљудувајќи ја промената на Месечината над хоризонтот, промена поврзана со месечевото вртење околу Земјата, а видливо забележлива на формата на месечината, особено тогаш кога ноќите биле јасни. Оттука произлегол и т.н. лунарен календар.

Со именувањето ***месец*** во народните говори се означува временскиот период во траење од 30 односно 31 ден; и секој од дванаесетте делови на кои е поделена годината. Пр.: *ајде да речиме уште една реџба / ... / седум ѕвезди на небоѿо, / шесѿ месеци – йол година, / йеѿ йрсѿи на ракаѿа;она ми је бимбил, / бимбил рано йеји, / рано йеји у мај месец* (РМНП IV: 225). Но, односново именување се употребува заедно, би рекле наизменично, и со ***месечина*** (и ***луна*** на еден мал ареал во малешевско-пиринските говори) за да го именува сателитот на Земјата односно небесното тело што е најблизу до Земјата. Пр.: *рано е Раѿка ранила, / на бел Дунав на вода, /сонцеѿо да не ја види, / месец да не ја срешне/* (РМНП IV: 225). Во зависност од тоа, кажано на народен јазик како ***се мени месецоѿ***, во народните говори познат и како ***расиѿ месец***, народот го мерел времето, односно раководејќи се од формата на месечината ги броел деновите во еден месец.

Имено, кога гине месечината, таа се намалува, ја губи формата на круг и таа тогаш е ***веѿва, сѿара месечина/сѿар месец*** (во крајните југозападни говори) и се именува како ***йогибел*** односно ***йогибеш, гинеш, изгиниште*** (во централните, западните и долновардарските говори) потоа ***изед(ѿ), изедина, изедевина*** (во дел од северните и југоисточните говори). Кога се раѓа месечината народот ја именува како ***новина***, а времето како ***време на млада месечина/ млад месец*** или ***нова месечина/нов месец.*** Оттука меѓу народот чести се изразите ***од ушка на менка*** (во крајните северни говори сп.: во Скопско и Кумановско: 'се мене месецот' и 'ушне се месецо' со значење 'гине') или ***од новина до йогибел*** односно

***уд-н'овинт̄а на ḡин'ежо*** (во долновардарските говори) за да се означи нешто што се случува многу ретко. Сп.: *'идат̄ д'ецт̄а дӑ нӑ-в'идат̄ уд-н'овинт̄а нӑ-ḡин'ежо* (Пеев III: 313).

Традиционалниот народен систем за мерење на времето што го определува годишниот циклус, во основа има неточни критериуми, со неуточнети датуми. Така на пр, земајќи го како критериум поведението на некои видови птици (ластовичките и штркровите) народот го означува доаѓањето на пролетта и доаѓањето на есента. Како мерка за време преку годината предвид биле земани и некои народни обичаи. На пр. со таканаречените посни и мрсни денови и обичаите поврзани со нив, народот го означува времето околу двата најголеми христијански празници Божиќ и Велигден. Или, пак, периодот од 1-13 јули народот го нарекува Горешници и тоа било времето на жнеење на житата. Средината на зимата познато као сред(е) зима било времето околу Божиќ / Коледе.

Потоа како критериуми за определување на годишните времиња, народот ги земал и основните религиозни празници, коишто временски се совпаѓаат со основните етапи од селскостопанскиот трудов процес. Такви биле Ѓурговден (пролет), Петровден (лето), Митровден (зима). Токму тие биле основните моменти од годишните времиња, коишто имале функционална вредност за народот. Со нив биле одбележувани почетните и крајните етапи од трудовиот процес. На пр. со Ѓурѓовден се бележел почетокот на селскостопанскиот трудов процес, а со Митровден неговиот крај.

На крајот би заклучиле дека традиционалниот мерен систем за време, произлезен од секојдневното живеење на народот е многу подетален и многу повкоренет меѓу него. Тој соодветствува на социјалната структура на населението. Ваквиот мерен систем, особено во селските средини, не бара строго и точно определување на времето. Затвореноста и изолираноста на одделни села и региони, недостигот на економски, социјални и културни контакти, недостигот на активна администрација, транспорт итн., биле факторите кои го условиле и дозволиле постоењето на традиционален мерен систем не налагајќи прифаќање на друг систем за мерење на времето.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Ајдачић Д., *Земљораднички и хришћански календар балканских Словена,* Кодови словенских култура: Земљорадна, бр., 5., CLIO, Београд, 2000.

Бојковска С., *Радовишкиот̄ ḡовор,* Скопје, 2003.

Видоески Б., *Текст̄ови од дијалект̄ит̄е на македонскиот̄ јазик,* Скопје 2000.

БТРС - *Большой т̄урецко-руский словарь*, Москва 1998.

Пеев К., *Дојранскиот̄ ḡовор,* Скопје 1979.

Пеев К., *Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел,* т. I, т. II, т.III, т.IV, т. V, Скопје 1999, 2002, 2004, 2006, 2009.

Ристески С. Љ., *Категориите простор и време во народната култура на македонците,* Скопје 2005.

РМНП - *Речник на македонската народна поезија,* ред. Димитровски Т., т. I, т. II, т. III, т. IV, Скопје 1983, 1987, 1993.

Шарланова В., *Български народни мерки,* София, 2001.

*(Summary)*

The traditional measurement system for time, that comes from the every-day living of the people is much more detailed and more present among the people. It corresponds to the social structure of the population. This type measurement system, especially in the rural areas, doesn't include strict and precisely determination of the time. The isolation of some villages and regions, the lack of economical, social and cultural contacts and also the lack of active administration and transport were the factors which conditioned and allowed the existence of this system, not accepting any others.

*Васил Дрвошанов*

# ГЛАГОЛСКИ ЛЕКСЕМИ ШТО ИЗРАЗУВААТ *ЗБОРУВАЊЕ* И *ДВИЖЕЊЕ* ВО ЕДЕН УЧЕБНИК НА ДИМИТАР МАКЕДОНСКИ

За одделни прашања од животот и за делото на Димитар Василев Македонски[1] во нашава земја пишувале повеќе или помалку неколкумина научници – книжевни историчари (Ристовски, Тоциновски и др.) и педагози (Кантарџиев и др.), кои нагласуваат дека Македонски бил значаен преродбенски деец, кој покрај турскиот јазик, знаел и неколку други јазици: францускиот, италијанскиот, грчкиот, рускиот, а веројатно и германскиот јазик. Се истакнува дека тој бил образуван македонски интелектуалец, просветител и учебникар. Исто така се потенцира неговиот придонес во развитокот на македонското образование преку ширењето на просветата на македонски јазик. Меѓутоа, за него, првенствено, пишувале македонските лингвисти: Конески, Стефанија, Стаматоски, Веновска-Антевска, Тантуровска и др., кои особено ја истакнуваат улогата на неговите учебници во зацврстувањето на македонскиот јазик како наставен јазик во училиштата во Македонија.

Во трудот *Кра̄тка свеш̄тена ис̄торија за училиш̄та̄та̄ ӣо Македонија. (На македонско наречје)*[2] од Димитар В. Македонски, еден

---

[1] Димитар Василев – Македонски (с. Емборе, Кајларско, 1847 – Цариград, 21.II 1898 е „преродбеник, новинар и учебникар. Се школувал во родното с. Емборе, а потоа во Белград и Цариград. Учителствувал во Клисура, Струга, Битола, Воден, Цариград и во други места. Во 1869 г. бил секретар на новооснованата Битолска црковно-училишна општина, а во периодот од 1875 до 1876 бил книжар. Учествувал во работата на црковнонародниот собор во Цариград (1871), поврзан со основањето на бугарската Егзархија и со обидот за решавање на македонското црковно прашање. Во Воден на 11 мај 1872 држел патриотска беседа на денот на словенските просветители свв. Кирил и Методиј Солунски. Во Софија се занимавал со адвокатска и новинарска дејност. Таму го уредувал весникот 'Согласие' (1894–1896), а во Цариград 'Новини' (1898). Василев бил автор на три забележителни учебници на македонско наречје. Убиен е во 1898 г." (МИР, 2000: 96–97).

[2] *Кратка священна исторія за училища-та по македоніѭ. (на македонско нарѣчіе).* отъ Д. В. Македонскый, Царыйградъ, Въ печатницѫ-тѫ на **Македоніѭ**, 1867.

од неговите три учебници[3], од кој фотокопија се чува во Националната и универзитетска библиотека „Свети Климент Охридски“ во Скопје под сигнатура R I 325, ќе се обидеме да рагледаме дел од глаголската лексика, застапена во споменатиот учебник. Овој пат приоритет ќе им дадеме на глаголските лексеми што изразуваат **зборување** и **движење** – дејствување на одделни делови на човечкото тело, релеванти од јазичен аспект.

Притоа, ќе ги дадеме нивните значења во македонскиот современ јазик, илустрирајќи ја секоја глаголска лексема со примери од учебникот, а, исто така, ќе ги дадеме и етимолошките толкувања за сите глаголски лексеми, од кои лексеми тие се изведени.

*

**Зборува**[4]. – Овој назив во учебникот е забележан само еднаш со значење ’1. Има способност усно да се изразува; владее со определен јазик‘ (ТРМЈ, I, 186)[5], употребен во множинската форма на оптативот (на желбениот начин), сп. Святый духъ гы просвѣтилъ и научилъ гы *да сборваятъ* различны языци за да можятъ да проповѣдватъ на вситѣ народы (с. 22)[6].

Називот *зборува* е деноминал од префиксираната лексема *збор*, чиј корен е општослов. од праслов. период (ERHSJ, I, 201–202).

**Говори**. – Од оваа лексема со значење ’зборува. 8. (прен.) Сведочи, докажува без потреба од дополнително објаснување‘ (ТРМЈ, I, 186) е регистрирана глаголската лексема, употребена во 3 л. едн. на негираниот перфект I, сп. Да, Бугарскый Патріархъ заточенъ во бугарскый манастирь! не скрывале са во това явнѧ грьцкѧ[7] насмѣшка надъ соединено-то Бугарско уединено духовенство? *не говорила* ли явно цариградскѧ-тѧ патріасхіiѧ презъ това на бедно-то Бугарско духовенство (с. 29).

Од истиот корен се образувани и лексемите *зг̄овори се, наг̄овори, одг̄овори, разг̄овори.*

Лексемата *зг̄овори, се* со значење ’1. Се договори, постигне договор, согласност‘ (ТРМЈ, II, 193) во учебникот е забележана во

---

[3] Другите два негови учебника се: *Скратенъ православенъ катихизисъ.* Преводъ отъ грьцки, Цариградъ, печатница на в. Македонія, 1867 и *Букваръ за употрѣбеніе въ македонскы-те училища*, 1867 (заедно со Димитар Узунов).

[4] Види го написот „Лексеми со значење ’зборува‘ (dicere) во македонските говори“ во книгата *Дијалекш̄олошки сш̄удии*, Детска радост, Скопје, 224–228.

[5] Види: Литература.

[6] Бројот ја означува страницата во разгледуваното дело на Димитар В. Македонски.

[7] Во разгледуваниот учебник се среќаваат одделни црти од дијалектната основа на Димитар В. Македонски. Види: „Фонетски црти на кајларскиот говор во еден учебник на Димитар В. Македонски и неговиот стремеж да пишува на наддијалектен јазик“, *Лиш̄ерааш̄урен збор*, LVII/2010, бр. 1–3, 29–38.

глаголската конструкција, употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Їуда Искаріотскый, еденъ отъ ученици-тѣ на Їисуса, заслепенъ отъ сребролюбіе, *сговорилъ се* со Евреи-тѣ да имъ предадетъ и продаде учителя си (даскало си)[8] за тридесеть сребърницы (с. 19).

Од лексемата *наѓовори* со значење '1. Со зборови, со говорење поттикне некого на некаква постапка, да направи нешто' (ТРМЈ, III, 213–214) во учебникот е нотирана глаголската конструкција, употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Діаволъ-тъ излъгалъ Евѫ, а пакъ Ева *наговорила* Адама, та и две-тѣ сгрѣшиле (с. 5).

Од лексемата *одѓовори* со значење '1. Даде одговор на поставено (усно или писмено) прашање' (ТРМЈ, III, 469) во учебникот е забележана глаголската конструкција, употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Тамо го попытале да не е и той Їисусовъ ученикъ, а Петръ *отговорилъ*, оти не познава тоя човѣкъ. и така три пѫти се отрѣкълъ отъ Хріста (с. 20).

Од лексемата *разѓовори* со значење '1. (поведе разговор, стапи во разговор)' (РМЈ, III, 19–20) во учебникот е забележана глаголската конструкција, употребена во 2 л. мн. на презентот (на сегашното време) со партикулата-сврзник *да*, во т.н. *да*-конструкција, сп. Стига *да се разговорите* за това нѣщо, и вый той часъ ке согледате живо притекающѫ по лице-то му бугарскѫ кръвь, со сверкающы насълзены очи ке вы кажетъ: така сме слушяле и отъ таткове-тѣ ны! (с. 28).

Лексемата *ѓовори*, којашто е основа на другите пефиксирани образувања, е деноминал од општослов. и прaслов. збор *ѓовор*, кој претставува стара ономатопеја, чиј семантички развој дошол од 'бучава, шум' (ERHSJ, I, 597–598).

**Каже**. – Со значење '4. Објасни, даде претстава за нешто' (ТРМЈ, II, 445–446) во учебникот од оваа лексема е забележана глаголската конструкција, употребена во 3 л. едн. на идното време, сп. П. Що ке речетъ дума-та Їисусъ? – От. Тя истолкувана *ке кажетъ* откинвачь (с. 15); Стига да се разговорите за това нѣщо, и вый той часъ ке согледате живо притекающѫ по лице-то му бугарскѫ кръвь, со сверкающы насълзены очи *ке* вы *кажетъ*: така сме слушяле и отъ таткове-тѣ ны! Сакате ли да познаете на дѣка былъ испѫденъ послѣдный Патріархъ,

[8] Важна карактеристика во јазикот на Димитар В. Македонски е синонимијата. Види: „Балкански лексички паралели во делото 'Кратка свештена историја за училиштата по Македонија (на македонско наречје)' од Димитар В. Македонски", *Зборник на трудови од научниот собир Балкански јазичен светоглед*, одржан на 15-16 април 2009, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков" – Скопје, Јазикот наш денешен, кн. 18, Скопје, 21-40.

Охридскый и всеія Бугарія и дѣка свьршилъ онъ свой животъ? попытайте светогорскаго зогравскаго калугерина – Бугарина, и онъ *ке* вы *кажетъ* исто-то место, дѣка Патріархъ се проводилъ и свьршилъ е послѣдны-тѣ си дни! (с. 28).

Со истото значење ’4. Објасни, даде претстава за нешто‘, употребено во 3 л. едн. на идното време, ја среќаваме глаголската конструкција со повратната употреба на глаголот, сп. Тия го именували: сынъ на Вышнаго, царь на Правдѫ-тѫ, сынъ Давидовъ, Мессія или Хрістосъ, тоя що *ке се кажетъ* Помазанникъ (с. 14); П. Що ке се речитъ Евангеліе? – От. Евангеліе *ке се кажетъ*: блага или добрѫ вѣсть (хаберъ), оти Богъ прощаватъ грѣховы-тѣ на люгіе-то и имъ дарува небесно царство прѣзъ Хріста. – П. Що *ке се кажетъ* да се покаемъ? – От. Да се покаемъ ке се речетъ да намразимъ грѣховы-тѣ, да си гы исповѣдваме и да се заречиме да живиме по законъ Божій и по волѭ Божіѭ (с. 17); П. Що *ке се кажетъ* Апостолъ? – От. Апостолъ *ке се кажетъ* пушченъ; така нарекохѫ дванайсеть-тѣхъ ученици (чираци) на Іисуса, защо, той гы пущилъ да проповѣдуваятъ Евангеліе-то по свѣта (с. 18).

Освен лексемата *каже* во учебникот се јавува несвршениот глагол образуван од свршениот со суфиксот *-ви* со значење ’1. Соопшти, даде на знаење‘ (ТРМЈ, II, 445–446), употребен во 3 л. едн. на презентот, сп. Заповѣди-тѣ на Божій законъ сѫ десетъ. Во нихъ Господъ *кажвитъ* (с. 11).

Несвршениот глагол *кажвиш* во учебникот е забележан со повратната употреба на глаголот со значење ’4. Објасни, даде претстава за нешто‘ (ТРМЈ, II, 445–446), употребен во 3 л. едн. на презентот, сп. Овой грѣхъ *се кажвитъ* идолопоклонство, и тія, шо го правать се велятъ идолопоклонци, и іезычници (с. 7).

Покрај несвршениот глагол образуван од свршениот со суфиксот *-ви*, во учебникот се среќава и префиксираниот несвршен глагол образуван од свршениот со суфиксот *-ва* – *ӣрикажваш* со значење ’1. Раскаже (усно или писмено), опширно изнесе, соопшти, опише нешто (случка, настан, доживување итн)‘ (ТРМЈ, II, 558–559), употребен во множинската форма на оптативот, сп. Училъ гы на тайнытѣ на Божіето царство, и зарѫчялъ на Апостолытѣ да ходатъ по всиятъ свѣтъ *да прикажватъ* и да крьстатъ оныя що повѣрваятъ, во име-то на отца (татка), сына и святаго Духа (с. 22).

Ќе ја приведеме и префиксиранана глаголска конструкција *раскажете* со значење '1. (усно изложи, соопшти нешто)' (РМЈ, III, 54), употребена во множинската форма на императивот (на заповедниот начин), сп. Знайте това чяда и кога ке остарете, предайте, *раскажете* ово и на другы-тѣ ви по-млады духовны братiя (с. 29).

Од лексемата *каже* во учебникот се среќава разновидноста *каза*, од која се регистрирани следните глаголски конструкции:

– *казал* со значење '1. Соопшти, даде на знаење' (ТРМЈ, II, 445–446), употребена во 3 л. едн. на перефктот I, сп. Туку тоя часъ (сахатъ) по Божiiѫ волiѫ Ангелъ му задьржилъ рѫкѫ-тѫ и му *казалъ* да не правитъ нищо лошо на сына си (с. 8); Египетскый царь Фараонъ виделъ единъ сонъ: никой неможелъ да му го истулкува (ексигиса); а Iосифъ го истулкувалъ и *казалъ* на Фараона оти потемъ седомъ плодородны години сакало да се сторитъ седомъ години гладъ (с. 9); П. Кой *казалъ* на Марiiѫ, оти ке родитъ откинвачя? – От. Ангелъ Гаврiилъ, пушченъ отъ Бога, *казалъ* на Марiiѫ, оти ке зачнетъ (се натрудне) безъ мѫжь и ке родитъ откинвачя, що ке се наречетъ сынъ Божiй (с. 15); Първо Витлеемскы-тѣ овчари на тыя що *казалъ* Ангелъ оти се родилъ откинвачь, сетне некои волхвы или мѫдреци (магы) отъ Истокъ, по еднѫ звѣздѫ, познале оти се родилъ откинвачь и дошле та му се поклониле и му принесле дарови (с. 15); Некои си жени, мироносици, тыя що быле дошли да помажитъ трупотъ му со миро, Ангелъ имъ се явилъ и *казалъ*, оти воскреснѫлъ распятый Iисусъ (с. 21);

– *казал, се* со значење '3. (разг.) Се претстави, се прикаже' (ТРМЈ, II, 445–446), употребена со повратната заменка во 3 л. едн. на перефктот I, сп. Виделъ се: кога се сториле гладны-те години, братiя-та му дошле да си купатъ жито: Iосифъ гы позналъ *казалъ* имъ *се* и гы повыкалъ да дойдатъ во Египетъ, дѣка се заселиле и потемъ време се умножиле (с. 9);

– *казват̄* со значење '3. Раскаже' (ТРМЈ, II, 445–446), несвршен глагол, образуван од свршениот со суфиксот *-ва*, употребен во 3 л. мн. на презентот, сп. Зографскы-тѣ старци и до сега *казватъ* на млады-тѣ си духовны чеда за Бугарскый Патрiархъ (с. 28);

– *казвал* со значење '1. Соопшти, даде на знаење' (ТРМЈ, II, 445–446), употребен во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Знаелъ и си го *казвалъ*, оти иматъ да пострадатъ, оти ке го распнатъ на крьсть, оти ке умретъ и сетне ке воскреснетъ (с. 19).

Лексемата *каза* во учебникот се јавува со неколку префиксирани форми, од кои се регистрирани следните глаголски конструкции:

– *доказваше* со значење ’2. Ја потврди со аргументи вистинитоста, точноста на нешто‘ (ТРМЈ, I, 495), употребена во 3 л. едн. на имперфектот (на минатото определено несвршено време), сп. Сестра му, която се нахождаше робкыня въ Цариградъ, кога се върнѫ при брата си, *доказваше* му, не само со думы, туку и со явны примѣры за чудеса на хрістіенскѫ-тѫ вѣрѫ (с. 25–26);

– *йоказал* со значење ’2. Посочи, укаже на нешто, обично со гест‘ (ТРМЈ, IV, 233–234), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Іуда Искаріотскый донесълъ войници (аскери) и имъ *показалъ* Іисуса, а тій го хватиле и вързанъ го занесле при първосвященника (владыка-та) Каіафа (с. 20);

– *йоказал* со значење ’3. (прен.) а) Објасни, посведочи, потврди нешто‘ (ТРМЈ, IV, 233–234), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Той още преди време *показалъ* на некои отъ нихъ славѫ-тѫ си, за да гы укрѣпитъ во надеждѫ (с. 19); Чюдо-то що *показалъ* царь-тъ со кръст-тъ на гърды-тѣ и со педесеть-тѣ покръстени дворяны, кога излѣзалъ противъ оныя, що не сакахѫ да пріематъ хрістіенскѫ-тѫ вѣрѫ (с. 26);

– *йоказвало* со значење ’3. (прен.) а) Објасни, посведочи, потврди нешто‘ (ТРМЈ, IV, 233–234), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. П. Ова що *показвало*? – От. Ова *показвало*, оти отъ Авраамово-то семе сакалъ да се родитъ на земіѫ ввeтеный откинвачь на свѣта (с. 7);

– *йреказвал* со значење ’Пренесе со свои зборови нешто што е веќе кажано‘ (ТРМЈ, IV, 477), употребена во 3 л. мн. на перфектот I, сп. П. Що проповѣдвалъ (*преказвалъ*) Іоанъ кръститель? (с. 16);

– *йрейказваа* со значење ’Однапред, отпорано каже, предвиди што ќе се случи, прорече‘ (ТРМЈ, IV, 523–524), употребена во 3 л. мн. на имперфектот, сп. Пророци-тѣ какъ наричяле откинвача кога *предказвахѫ* за него? (с. 14);

– *йрейказвале* со истото значење ’Однапред, отпорано каже, предвиди што ќе се случи, прорече‘ (ТРМЈ, IV, 523–524), употребена во 3 л. мн. на перфектот I, сп. Нихъ нарекохѫ пророци, повеке защо *предказвале* що ке се сторитъ отсетне и какъ ке се явитъ откинвачь (с. 14).

Називот *каже*, од кои произлегуваат споменатите лексеми, е општослов. и праслов., без паралели во балтичката група (ERHSJ, II, 69–70).

**Рече**. – Од лексемата *рече* во учебникот се регистрирани следните глаголски конструкции:

– *речеш* со значење '7. (значи)' (РМЈ, III, 109), употребена во 3 л. едн. на идното време, сп. П. Що *ке речетъ* дума-та Іисусъ? – От. Тя истолкувана ке кажетъ откинвачь (с. 15);

– *речеш, се* со истото значење '7. (значи)' (РМЈ, III, 109), употребена со повратната заменка, исто така, во 3 л. едн. на идното време, сп. П. Що ке се кажетъ да се покаемъ? – От. Да се покаемъ *ке се речетъ* да намразимъ грѣховы-тѣ, да си гы исповѣдваме и да се заречиме да живиме по законъ Божій и по воліѫ Божііѫ (с. 17);

– *речиш, се* разновидност со истото значење '7. (значи)' (РМЈ, III, 109), употребена со повратната заменка, исто така, во 3 л. едн. на идното време, сп. П. Що *ке се речитъ* Евангеліе? – От. Евангеліе ке се кажетъ: блага или добрѫ вѣсть (хаберъ), оти Богъ прощаватъ грѣховы-тѣ на люгіе-то и имъ дарува небесно царство прѣзъ Хріста (с. 17);

– *рекол* со значење '1. (изговори, каже нешто)' (РМЈ, III, 109), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Той зелъ хлебъ, преломилъ го, далъ на Апостолы-тѣ и *рекълъ*: земете ядете! овой етъ трупо мой. Сетне зелъ чешіѫ со вино, подалъ іѫ на Апостолы-тѣ и *рекълъ*: Пійте отъ неіѫ вси! тая е моя-та кръвь на новый завѣтъ (с. 20).

Лексемата *рече* во учебникот се среќава со неколку префиксирани форми, кои се регистрирани во следните глаголски конструкции:

– *зарече, се* со значење 'Си даде збор, се заколне дека нема да прави или дека ќе прави нешто' (ТРМЈ, II, 131), употребена во 1 л. мн. на презентот со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција, сп. П. Що ке се кажетъ да се покаемъ? – От. Да се покаемъ ке се речетъ да намразимъ грѣховы-тѣ, да си гы исповѣдваме и *да се заречиме* да живиме по законъ Божій и по воліѫ Божііѫ (с. 17);

– *изрече, се* со значење '1. Искаже, изрази со зборови, изговори, рече: збор, мисла, исказ' (ТРМЈ, II, 315), употребена во 3 л. едн. на презентскиот субјунктив, сп. Свий-тъ законъ Божій какъ *можетъ да се изречетъ* со малко думы? (с. 18);

– *нарече, се* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на аористот (на минатото определено свршено време), сп. П. Чіе е татковинна Солунъ? – От. На святіитѣ и изобрѣтатели-тѣ на Славянскѫ-тѫ азбукѫ, Кырилла, който во монашество-то си *се нарече* Константинъ и на по-старый-тъ му братъ Методія (с. 24); Бугари-тѣ пріѣле изобщо хрістіанскѫ-тѫ вѣрѫ во врѣме-то на царя Бугарскаго Бориса, който во свято-то крьщеніе *се нарече*

Михаилъ по име-то на гьрцкыя императоръ, той що му се стори нунко (крьстникъ) (с. 25);

– *наречет̄, се* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на идното време, сп. Ангелъ Гавріилъ, пушченъ отъ Бога, казалъ на Маріія, оти ке зачнетъ (се натрудне) безъ мяжь и ке родитъ откинвачя, що *ке се наречетъ* сынъ Божій (с. 15);

– *нарекоа* со значење '1. Даде име, прекар, назив, на некого, именува некого' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. мн. на аористот, сп. Нихъ *нарекохя* пророци, повеке защо предказвале що ке се сторитъ отсетне и какъ ке се явитъ откинвачь (с. 14); Апостолъ ке се кажетъ пушченъ; така *нарекохя* дванайсеть-тѣхъ ученици (чираци) на Іисуса, защо, той гы пущилъ да проповѣдуваятъ Евангеліе-то по свѣта (с. 18);

– *нарекоа, се* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. мн. на аористот, сп. Іаковъ
 имал дванайсеть сыновы що *се нарекохя* патріарси или родоначалници (пьрви на народа), защо отъ нихъ излегохя дванайсеть колена (с. 8); Най-напредъ трьгняле и послѣдували по Іисуса дванайсеть души тія що *се нарекохя* и неговы ученици и Апостолы (с. 18); П. Дѣка най-напрѣдъ *се нарекохя* Хрістіани? – От. Во Антіохіія оныя, що повѣрвахя во Хріста, *нарѣкохя се* Хрістіани (с. 23);

– *нарекол* со значење '1. Даде име, прекар, назив, на некого, именува некого' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. мн. на перфектот I, сп. П. Иакова инакъ какъ наричаетъ? – От. Израилъ; со ова име го *нарекълъ* Ангелъ (с. 8);

– *нарекло, се* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. П. Потемъ Іисуса Навина кой управлявалъ Ізраилтяни-тѣ? – От. Царіе; отъ тія що пьрви быле, Саулъ; а по него Давидъ, той що былъ отъ семе-то на Іаковый сынъ Іуда; за тоа и царство-то *се нарекло* Іудейско (с. 13);

– *наречени* со значење '1. Даде име, прекар, назив, на некого, именува некого' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена како нелична глаголска форма – глаголска придавка во множина, сп. Некои отъ нихъ писали: така Матей Марко, Лука и Іованъ ся написале четыри книгы, *нарѣчени* Евангелія (с. 23);

– *одрекол, се* со значење 'Се откаже од нешто' (ТРМЈ, III, 491), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Тамо го попытале да не е и той Іисусовъ ученикъ, а Петръ отговорилъ, оти не

познава тоя човѣкъ. и така три пѫти *се отрѣкълъ* отъ Хріста (с. 20).

Посебен тип глаголки образувања во учебникот се јавуваат со редување на кореновиот вокал *е – и* од типот *нарича*. Од разновидноста *нарича* во учебникот се среќаваат следните глаголски конструкции:

– *наричат̄* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. П. Дѣка живѣли пьрвы-тѣ човѣчи? – От. Во едно хубаво место, како градина, тоя що *наричатъ* Рай (с. 4);

– *наричат̄, се* со истото значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Господъ преди човѣка былъ создалъ едны добры и свѣтлы духове, тія що се веляатъ Ангелы, некои отъ тыя духуве *се наричатъ* діаволы (с. 5);

– *наричает̄* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Иакова инакъ какъ *наричаетъ*? (с. 8);

– *наричает̄, се* со истото значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Какъ *се наричаетъ* книгы-тѣ написаны отъ Апостолы-тѣ? (с. 23);

– *наричјат̄, се* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на презентот, сп. П. Какъ *се наричятъ* воа чудо? – От. Воа чудо *се наричятъ* преображеніе (измененіе) (с. 20);

– *наричјат̄, се* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Книгтѣ написаны отъ Апостолы-тѣ *се наричятъ* книгы на Новый Завѣтъ (с. 23);

– *наричјаат̄* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Кои *наричяатъ* пророци? (с. 14);

– *наричјајат̄* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. П. Кой пророкъ былъ тога на земіѧ-тѧ? – От. Іоанъ, него що *наричяятъ* преднѧтникъ и крьститель... П. Защо го *наричяятъ* крьститель? (с. 16);

– *наричјаше* со значење ’Се именува со некакво име, назив‘ (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на имперфектот, сп. Кырилъ и Методій, просвѣтители на Славяны-тѣ, быле чеда на едного Солунскаго велможа, що *се наричяше* Левъ, а

жена-та му Марія, и двама-та быле благочестиви и благоразумни (с. 24);

– *наричјаа* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на имперфектот, сп. Едны отъ нихъ се крьстихѧ още въ пьрвый вѣкъ потемъ Рождество Христово, туку понеже ова нихно крьщеніе бѣше частно, за това тія *се наричяхѧ* още язичници (с. 24);

– *наричјале* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. Пророци-тѣ какъ *наричяле* откинвача кога предказвахѧ за него? (с. 14);

– *наричјал, се* со значење 'Се именува со некакво име, назив' (ТРМЈ, III, 281–282), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Ангелъ на сонъ зарѧчялъ Іосифу да бѣга со Іисуса и со майкѧ му во Егыпетъ дѣка седеле до кога умрелъ Иродъ и сетне се вьрнѧле та се заселиле во Галилейскый градъ Назаретъ. Оттова сетне Іисусъ *се наричялъ* Назарей (с. 16).

Називот *рече*, од кој се изведени споменатите лексеми, произлегува од општослов. и праслов. *rek-ti > стцслов. rešti, rekǫ (ERHSJ, III, 120–122).

**Вели**. – Од лексемата *вели* во учебникот се регистрирани само неколку глаголски конструкции:

– *велиш, се* со значење '2. (дијал.) Се вика, се нарекува' (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. едн. на презентот, сп. Какъ *се велитъ* овой грѣхъ? (с. 7);

– *велјаш, се* со истото значење '2. (дијал.) Се вика, се нарекува' (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Овой грѣхъ се кажвитъ идолопоклонство, и тія, шо го правать *се велятъ* идолопоклонци, и іезычници (с. 7); П. Какъ *се велятъ* со едно име книгы-тѣ що се написани отъ пророци-тѣ? – От. Тія *се велятъ* книгы на Вѣтхый Завѣтъ (с. 14);

– *велјааш, се* со истото значење '2. (дијал.) Се вика, се нарекува' (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. Господъ преди човѣка былъ создалъ едны добры и свѣтлы духове, тія що *се веляатъ* Ангелы, некои отъ тыя духуве се наричатъ діаволы (с. 5);

– *велеше, се* со значење '2. (дијал.) Се вика, се нарекува' (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. едн. на имперфектот, сп. Господъ имъ былъ далъ волія да ядатъ отъ рожбѧтѧ на вси-тѣ дьрва во Рая, туку имъ зарѧчилъ да не ядатъ отъ плода само на едно дьрво що *се велеше*: дьрво за познаваніе: харно-то и лошо-то (с. 4);

– *велеа, се* со истото значење ’2. (дијал.) Се вика, се нарекува‘ (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. множ. на имперфектот, сп. Священници (попови), щоо служеле во скыніiѧ-тѧ: тія вситѣ биле отъ рода на Іаковый Леви, за то *се велехѧ* Левити (с. 12);

– *велел* со значење ’2. (дијал.) Се вика, се нарекува‘ (ТРМЈ, I, 222–223), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Святый духъ са урвалъ отъ небето како голубъ надъ Іисуса Хріста, и отъ небе-то се чулъ гласъ отъ Бога отца (татка), що *велелъ*: овой е возлюбеный мой сынъ, за кого-то сумъ благоволилъ (с. 17).

Називот *вели* е ие., балтослов. и праслов. (стцслов.) velěti, veljǫ (ERHSJ, III, 573–574).

*

**Оди**. – Лексемата *оди* во учебникот е нотирана со следните глаголски конструкции:

– *ходат* со значење ’2. Се упатува кон определено место со определена цел; посетува, учествува‘ (ТРМЈ, III, 475–477), употребена во 3 л. множ. на презентот со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција, сп. Кой гы нaтералъ да не послушаятъ Господа туку *да ходатъ* да сгрѣшатъ? (с. 5); Училъ гы на тайнытѣ на Божіето царство, и зарѧчялъ на Апостолытѣ *да ходатъ* по всиятъ свѣтъ да прикажватъ и да крьстатъ оныя що повѣрваятъ, во име-то на отца (татка), сына и святаго Духа (с. 22);

– *отишел* со значење ’2. Напушти некое место, замине, отпатува‘ (ТРМЈ, III, 583), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Отъ Апостола Павла, който най напредъ проповѣдва въ Солунъ и Филипи, и като имъ направилъ хрістіанскы цьркви и рѧкopoложи Епископы *отишелъ* во Ахаiiѧ, и отъ тамо во Атинѧ (с. 24); Знайно етъ, оти най-сетный Бугарскый Охридскый Архіепископъ е былъ Арсеный, и е знайно оти горкый Арсеній оставилъ Охридскый Патріаршескый престолъ, и *отишелъ* во Бытолiѧ по заповѣдь отъ патріарха, туку бързо недоброжелатели-тѣ гърцы испѧдихѧ го и изъ Бытолiѧ, която горкый Арсеній бѣше оставилъ за прехранѧ до смьрть-тѧ си (с. 27);

– *отишол* со истото значење ’2. Напушти некое место, замине, отпатува‘ (ТРМЈ, III, 583), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. П. Отъ какъ се крьстилъ Іисусъ Хрістосъ дѣка се населилъ? –

От. *Отишьлъ* во пустинія-тя... – П. Оттамъ дѣка *отишьлъ* Іисусъ Хрістосъ? – От. Той се явилъ на свѣта, трьгнялъ по градове и села, и хватилъ да учитъ и да проповѣдуватъ (с. 17);

– *отишле* со истото значење '2. Напушти некое место, замине, отпатува' (ТРМЈ, III, 583), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. П. Оттамо дѣка *отишле* Ізраилтяни-тѣ – От. Тія *отишле* во Аравійскя-тя пустіня, дѣка се скытале четырдесетъ дни (с. 11).

Називот *оди* е општослов. и прaслов. (ERHSJ, I, 676–677).

**Греде**. – Лексемата *греде* во учебникот е одбележана само во два примера со следнита глаголска конструкција:

– *гредеа* со значење 'Доаѓа. 1. Пристигнува од некаде на кој било начин' (ТРМЈ, I, 461–462), употребена во 3 л. множ. на имперфектот, сп. Защо крьстель во рекя Іорданъ со водя, оныя, що *гредехя* при него во пустинія-тя, дѣка живѣлъ за да си исповѣдваятъ грѣховы-тѣ (16); множина се повеле и *гредехя* при Іисуса да слушаятъ говя-тя наукя: туку и множина не се оставяхя отъ лоши-тѣ си беззаконны работы, за това мразиле Іисуса. той що имъ се каралъ (с. 19).

Називот *греде* произлегува од праслов. *grend-, стцслов. gręsti, grędǫ (ERHSJ, I, 615).

**Дојде**. – Лексемата *дојде* во учебникот е нотирана во следните глаголски конструкции:

– *дојдат* со значење '1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне' (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. множ. на презентот со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција, сп. Виделъ се: кога се сториле гладны-те години, братія-та му дошле да си купатъ жито: Іосифъ гы позналъ казалъ имъ се и гы повыкалъ *да дойдатъ* во Егыпетъ, дѣка се заселиле и потемъ време се умножиле (с. 9);

– *дојде* со значење '1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне' (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. едн. на аористот, сп. Той е Господъ нашь Іисусъ Христосъ; той що вистина *дойде* и откиня тыя, що повѣрвахя въ него (с. 5); Святый Методій, който во онова врѣме се нахождалъ во Римскый дворъ, чюваещемъ оти Борисъ сака да пріеме хрістіенскя-тя вѣря, *дойде* во Бугарііѧ и го крьсти со сынове-тѣ му и нѣкои отъ дворяны-тѣ му до петдесеть души тайно во една вечеря (с. 26);

– *дошол* со значење ’1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне‘ (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Той проповѣдвалъ на люгіе-то, да се покаѭтъ, да се очистаятъ отъ грѣховы-тѣ и да вѣрваятъ во овога, що *дошьлъ* по него, сир. Во Іисуса Хріста (с. 16); Іисусъ Хрістосъ ако и да немаше потребѫ отъ крыщеніе, за да оставитъ примеръ, кога се сторилъ на тридесеть годины човѣкъ *дошьлъ* на Іордана при Іоана се крьстилъ (с. 16–17); Іоанъ свидѣтелствувалъ, оти Іисусъ Хрістосъ е *дошьлъ* да отклонитъ вси-тѣ людіе отъ грѣхъ и кълнешкѫ (с. 17);

– *дошол* со значење ’1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне‘ (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. едн. на плусквамперфектот I (на предминатото време), сп. Постилъ чечырдесеть дни и сетне со Божіе слово посрамилъ и надвилъ діавола, що *былъ дошьлъ* да го лъжетъ (с. 17);

– *дошле* со значење ’1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне‘ (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. Виделъ се: кога се сториле гладны-те годины, братія-та му *дошле* да си купатъ жито: Іосифъ гы познал казалъ имъ се и гы повыкалъ да дойдатъ во Египетъ, дѣка се заселиле и потемъ време се умножиле (с. 9); Пьрво Витлеемскы-тѣ овчари на тыя що казалъ Ангелъ оти се родилъ откинвачь, сетне некои волхвы или мѫдреци (магы) отъ Истокъ, по еднѫ звѣздѫ, познале оти се родилъ откинвачь и *дошле* та му се поклониле и му принесле дарови (с. 15);

– *дошли* со значење ’1. Одејќи или движејќи се со превозно средство пристигне на местото до оној што зборува, стигне, пристигне‘ (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. множ. на плусквамперфектот I, сп. Некои си жени, мироносици, тыя що *быле дошли* да помажитъ трупотъ му со миро, Ангелъ имъ се явилъ и казалъ, оти воскреснѫлъ распятый Іисусъ (с. 21).

Од оваа лексема во учебникот единствено е регистрирана префиксираната форма *надошла* со значење ’2. Нарасне, дотече (за вода); дојде, се појави во поголема мера‘ (ТРМЈ, III, 227), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Четирдесеть дни и четирдесеть нощи вървело дождь вода *надошла* та налела сичкѫ-тѫ сушіѫ и издавила все, що имало по неіѫ живо (с. 6).

Коренот на називот *дојде* и на изведената префиксирана форма од него е ие., балтослов., општослов. и праслов. (ERHSJ, I, 707–708).

**Наоѓа**. – Од истиот ие., балтослов., општослов. и праслов. корен (ERHSJ, I, 707–708) се и следните глаголски конструкции, забележани во учебникот:

– *наождаше, се* со значење '2. Престојува, е некаде' (ТРМЈ, III, 262), употребена во 3 л. едн. на имперфектот, сп. Сестра му, която *се нахождаше* робкыня въ Цариградъ, кога се вьрнѫ при брата си, доказваше му, не само со думы, туку и со явны примѣры за чудеса на хрістіенскѫ-тѫ вѣрѫ (с. 25–26);

– *наождал, се* со истото значење '2. Престојува, е некаде' (ТРМЈ, III, 262), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Святый Методій, който во онова врѣме *се нахождалъ* во Римскый дворъ, чюваещемъ оти Борисъ сака да пріеме хрістіенскѫ-тѫ вѣрѫ, дойде во Бугаріѭ и го крьсти со синове-тѣ му и нѣкои отъ дворяны-тѣ му до петдесеть души тайно во еднѫ вечерѫ (с. 26);

– *нашле* со значење '2. Пронајде, установи, заклучи нешто во резултат на барање, разгледување, истражување, проучување, размислување и сл.' (ТРМЈ, III, 239–240; 262), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. Дѣка *нашле* най напрѣдъ послѣдователы? (с. 22); Ова е видно, защо кога копале основаніе (темелъ) на новѫ-тѫ цьрква, *нашле* само коскы човешкы тога, кога никой не знаетъ да е былъ тамо закопанъ (с. 28).

**Пријде**. – Од лексемата *йријде*, којашто има ист ие., балтослов., општослов. и праслов. корен како лексемите *дојде* и *наоѓа* (ERHSJ, I, 707–708), во учебникот е забележана единствено глаголската конструкција *йријдеш* со значење 'Дојде. 6. За време, сезона, празник сл..' (ТРМЈ, I, 494–495), употребена во 3 л. едн. на презентот со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција во „Господовата молитва", сп. *Отче нашь иже еси на небесѣхъ, да святится имя твое,* ***да прійдетъ*** *царствіе твое, да будетъ воля твоя, іако на небеса и на земли, хлябъ нашь на сушій даждь намъ днѣсь и остави намъ долги нашя, іакоже и ми оставяемъ должникомъ нашимъ, и не сведи насъ во искушеніе, но избави насъ отъ лукаваго; іако твое есть царство и слава во вѣки вѣковъ. Аминъ.* (с. 18).

**Происходи**. – Од лексемата *йроисходи*, којашто, исто така, има ист ие., балтослов., општослов. и праслов. корен како лексемите *дојде*, *наоѓа* и *йријде* (ERHSJ, I, 707–708), во учебникот е забележана единствено глаголската конструкција *йроизхождајаш* со значење 'Произлегува. 1. Потекнува од некого, од нешто' (ТРМЈ, IV, 618–619), употребена во 3 л. множ. на презентот, сп. И така вси-тѣ люгіе на земіѭ-тѫ отъ кого *произхождаятъ*? (с. 6).

**Влезе**. – Лексемата *влезе* во учебникот е забежана само еднаш во глаголската конструкција *вле̄гле* со значење '1. Со движење стапи, стигне во внатрешноста на определен затворен, ограничен простор' (ТРМЈ, I, 264), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. Тія *влегле* во еденъ големъ ковчегъ како корабъ (гемія), що направилъ Ное по Божія повелія (с. 6).

Називот *влезе* е општослов. и праслов. (ERHSJ, II, 278–279).

**Излезе**. – Од општослов. и праслов. потекло (ERHSJ, II, 278–279) се и следните глаголски конструкции на лексемата *излезе*, забележани во учебникот:

– *излеза̄т* со значење '1. Се појави надвор од некаде, некоја средина' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. множ. на презентот со партикулата-сврзник *да* во т.н. *да*-конструкција, сп. Моисей со много чудеса намѫчилъ царя и го нateралъ да пристанетъ и *да излезатъ* Ізраилтяни-тѣ отъ Египетъ (с. 10);

– *изле̄гоа* со истото значење '1. Се појави надвор од некаде, некоја средина' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. множ. на аористот, сп. Кога *излегохѫ* Ізраилтяни-тѣ отъ Египетъ що направиле? (с. 10);

– *изле̄гоа* со значење '8. (прен.) Испадне, се покаже како последица' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. множ. на аористот, сп. Отъ Хама *излегохѫ* пакъ лоши люгіе (с. 6); Іаковъ ималъ дванайсеть сыновы що се нарекохѫ патріарси или родоначалници (първи на народа), защо отъ нихъ *излегохѫ* дванайсеть колена (с. 8);

– *излезал* со значење '5. Се појави пред некого, на повик, по задача и сл.' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. едн. на перфектот I, сп. Чюдото що показалъ царь-тъ со крьст-тъ на гърды-тѣ и со педесеть-тѣ покрьстени дворяны, кога *излѣзалъ* противъ оныя, що не сакахѫ да пріематъ хрістіенскѫ-тѫ вѣрѫ (с. 26);

– *изле̄гле* со значење '1. Се појави надвор од некаде, некоја средина' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. множ. на перфектот I, сп. Во педесетый день, отъ какъ *излегле* Ізраилтяни-тѣ отъ Египетъ, Господъ се явилъ на Синайскѫ-тѫ планинѫ на Моисей, па му далъ за Ізраилтяни-тѣ законъ (с. 11);

– *излезваја̄т* со истото значење '1. Се појави надвор од некаде, некоја средина' (ТРМЈ, II, 283), употребена во 3 л. множ. на имперфектот, сп. **Ізраилтяни-тѣ *излезваятъ* изъ Египетъ** (с. 10).

Во овој напис, како што се забележува, ги приведуваме глаголските лексеми што изразуваат **зборување** и **движење** со нивната честота, поврзани со дејствувањето на одделни делови на човечкото тело, со застапените форми во разгледуваниот учебник, сп. лексеми што изразуваат **зборување: вели** *(се велитъ, се велятъ, се велятъ, се*

*велятъ, се веляат, се велеше, се велехѫ, велелъ),* **говори** *(не говорила, сговорилъ се, наговорила, отговорилъ, да се разговорите),* **зборува** *(да сборваятъ),* **каже** *(ке кажетъ, ке вы кажетъ, ке вы кажетъ, ке се кажетъ, ке се кажетъ, ке се кажетъ, ке се кажетъ, ке се кажетъ; каждвитъ, се каждвитъ; да прикажватъ; раскажете; казалъ, казалъ, казалъ, казалъ, казалъ, казалъ, казалъ имъ се; казватъ, казвалъ; доказваше; показалъ, показалъ, показалъ, показвало, показвало; преказвалъ; предказвахѫ, предказвале)* и **рече** *(ке речетъ, ке се речетъ, ке се речитъ, рекълъ, рекълъ; да се заречиме; да се изречетъ; се нарече, се нарече, ке се наречетъ, нарекохѫ, нарекохѫ, се нарекохѫ, се нарекохѫ, се нарекохѫ, нарѣкохѫ се, нарекълъ, се нарекло, нарѣчени; се отрѣкълъ; наричатъ, се наричатъ, наричаетъ, се наричаетъ, се наричятъ, се наричятъ, се наричятъ, наричяатъ, наричяятъ, наричяятъ, се наричяше, се наричяхѫ, наричяле, се наричялъ);* – сп. лексеми што изразуваат **движење: влезе** *(влегле),* **греде** *(гредехѫ, гредехѫ),* **дојде** *(да дойдатъ, дойде, дойде, дошьлъ, дошьлъ, дошьлъ, былъ дошьлъ, дошле, дошле, быле дошли; надошла),* **излезе** *(да излезатъ, излегохѫ, излегохѫ, излегохѫ, излѣзалъ, излегле, излезваятъ),* **наоѓа** *(се нахождаше, се нахождалъ, нашле, нашле),* **оди** *(да ходатъ, да ходатъ; отишелъ, отишелъ, отишьлъ, отишьлъ, отишле, отишле),* **пријде** *(да прійдетъ)* и **происходи** *(произхождаятъ).*

Во составот на глаголската лексика, застапена во споменатиот учебник, се гледа дека основниот речнички фонд, без исклучок, се македонски наследени зборови.

На релацијата македонски јазик – народен говор лексемите што изразуваат **зборување** и **движење** во учебникот на Димитар В. Македонски имаат потврди во лексикографските трудови ТРМЈ и РМЈ. Само една лексема употребена во учебникот не е означена во ТРМЈ. Тоа е лексемата *ѓреде* одбележана во учебникот само во два примера со глаголската конструкција *ѓредеа* со значење ’Доаѓа. 1. Пристигнува од некаде на кој било начин‘ (ТРМЈ, I, 461–462). Инаку во РМЈ лексемата *ѓреде* е означена како дијалектизам, сп. **греде** *impf* (dijal.) ići, hodati, gresti (РМЈ, I, 116). Сп. го уште примерот од родниот говор на Димитар В. Македонски: *Си-ѓре́де ба́ба̄т̄а* (Дрвошанов, 1993: 116). На истата релација има уште еден случај кога кај лексемата *вели*, нотирана во ТРМЈ, едно од значењата е регистрирано како дијалектизам, сп. *вели, се* со значење ’2. (дијал.) Се вика, се нарекува‘ (ТРМЈ, I, 222–223), од кое во учебникот се нотирани неколку глаголски конструкции.

Во врска со прашањето за карактерот на учебникот, ќе го наведеме мислењето на Драги Стафанија. Имено, „ако треба да речеме колку проценти се македонски во овој учебник, како што го правеше тоа Новаковиќ преку пишување на буквар со 2/3 македонски и 1/3 српски елементи, за да го доближи македонскиот до српските говори, тогаш слободно можеме да речеме дека 4/5 од овој учебник е македонски, ако не и повеќе“ (Стефанија, 1970: 20). Во однос на лексемите што изразуваат **зборување** и **движење** во учебникот на Димитар В. Македонски, врз основа на нашите огледби, можеме да речеме дека овој учебник е целосно македонски. И „покрај руско-бугарската ортографија, која содржи елементи од старословенскиот јазик, изразена преку пишување на знаци кои ја изгубиле вредноста, но се пишуваат на старото место“ (Стефанија, 1970: 18), во учебникот лексемите што изразуваат **зборување** и **движење** се македонски.

Димитар В. Македонски, забележува Блаже Конески, „дошол да задоволи една назреана општествена потреба“ (Конески, 1959: 46). Блаже Конески, зборувајќи за книгата на Димитар В. Македонски, помеѓу другото, наведува: „Потекнувајќи од човек од Јужна Македонија таа е интересна пред сè со тоа што ја сврзува во јазичен поглед со другите наши тогашни учебници, објавувани сè од луѓе од Западна Македонија (П. Зографски, К. Шапкарев, Ѓ. Пулевски)“ (Конески, 1959: 46). И покрај фактот што „во книшката на Македонски се среќаваат и некои особености на неговиот роден дијалект“ (Конески, 1959: 47), зборува ли податокот што оваа книга „ја сврзува во јазичен поглед со другите наши тогашни учебници“ во прилог на тоа што Димитар В. Македонски се стремел да пишува на македонски наддијалектен јазик?

Во оваа пригода ќе истакнеме уште една важна мисла на Блаже Конески во врска со јазикот во разгледуваниот учебник. Имено, нагласува тој, „има во јазикот на Македонски и такви елементи што несомнено укажуваат на врска со јазикот на другите наши учебникари. Иако не се доследно спроведени, тие се истакнуваат како знак на создавање на јазична преемственост, фактор од посебна важност во развитокот на писмениот јазик“ (Конески, 1957: 8).

По неполни четири децении од излегувањето на учебникот *Кратка свештена историја за училиштата по Македонија. (На македонско наречје)* од Димитар В. Македонски, објавен во Цариград, во 1867 година, еден друг „човек од Јужна Македонија“, визионерот Крсте Мисирков во неговото исклучително дело *За македонцките работи*, објавено во Софија, во 1903 година, во поглед на основата на македонскиот стандарден (литературен) јазик се откажал од својот роден еницевардарски говор и се определил за т.н. централни македонски говори од западното наречје. Подоцна изградбата на македонскиот стандарден јазик е втемелена на т.н. централни македонски говори, во кои влегуваат: прилепско-битолските, кичевско-поречките и скопско-велешките говори

од западното македонско наречје. Помеѓу другото, тоа се должи на „фактот што западномакедонските говори, кои се развивале подалеку од центрите на соседните словенски јазици, излачиле во себе најголем број типично македонски црти, врз чија основа може да се изгради еден јазик со наполно самостојно обележје“ (Конески, 1967: 75).

Пронаоѓањето на другите два учебника *Скратен православен катихизис* и *Буквар за употребение в македонските училишта*, објавени во1867 година, и нивната анализа од јазична гледна точка ќе дадат појасна слика за односот на Димитар В. Македонски кон изградбата на македонскиот стандарден јазик во седмата деценија од XIX век и за неговиот придонес во националното будење на македонскиот народ.

ЛИТЕРАТУРА:

Веновска-Антевска, Снежана: „Синонимните толкувања во еден учебник на Димитар Македонски“, *Прв научен собир на млади македонисти*, Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Скопје, Филолошки факултет, Катедра за македонски јазик и јужнословенски јазици, Скопје, 1993, 283–288. – Истата: *Спротивната реченица кај македонските автори од XIX век*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ – Скопје, Посебни изданија, книга 27, Скопје, 1998. – Истата: *Сврзникот **но** во македонскиот јазик (дијахронија, синхронија, перспективи)*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ – Скопје, Посебни изданија, книга 39, Скопје, 2003.

Дрвошанов, 1993 = Васил Дрвошанов: *Кајларскиот говор*. Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ – Скопје, Посебни изданија, книга 21, Скопје, 1993. – Истиот: „Лексеми со значење ’зборува‘ (dicere) во македонските говори“ во книгата *Дијалектолошки студии*, Детска радост, Скопје, 2001, 224–228. – Истиот: „Балкански лексички паралели во делото ’Кратка свештена историја за училиштата по Македонија (на македонско наречје)‘ од Димитар В. Македонски“, *Зборник на трудови од научниот собир Балкански јазичен светоглед*, одржан на 15–16 април 2009, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ – Скопје, Јазикот наш денешен, кн. 18, Скопје, 2010, 21–40. – Истиот: „Фонетски црти на кајларскиот говор во еден учебник на Димитар В. Македонски и неговиот стремеж да пишува на наддијалектен јазик“. – *Литературен збор*, LVII/2010, 1–3, 29–38.

(Ѓоргиевска) Тантуровска, Лидија: *Директниот и индиректниот објект во јазикот на македонските автори од XIX век*, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“ – Скопје, Посебни изданија, книга 28, Скопје, 1998.

ERHSJ = Petar Skok: *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika I-IV*, Jugoslovenska akademija znanosti i umjetnosti, Zagreb, 1971–1974.

Кантарџиев, Ристо: „Просветната дејност на Димитар Македонски (1847–1898)", *Просветно дело*, LI/1998, бр. 1, 3–11.

Конески, Блаже: *Македонските учебници од 19 век. – Еден прилог кон историјата на македонската преророба*, Главен одбор на Народниот фронт на Македонија, Скопје, 1949. – Конески, 1957 = Блаже Конески: „Еден учебник од Димитар Македонски", *Нова Македонија* (Скопје), бр. 4083, 11.10.1957, 8. – Конески, 1959 = Блаже Конески: *Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век*. Второ издание, Институт за национална историја, Скопје, 1959. – Конески, 1967 = Блаже Конески: *Граматика на македонскиот литературен јазик, Дел I и II*. Култура, Скопје, 1967.

Македонскый, Д. В.: *Кратка священна исторія за училища-та по македоніѭ. (на македонско нарѣчіе)*. отъ Д. В. Македонскый, Царыйградъ, Въ печатницѧ-тѧ на **Македоніѭ**, 1867.

МИР 2000 = *Македонски историски речник*. Главен уредник: д-р Стојан Киселиновски, Институт за национална историја, Скопје, 2000.

Мисирков, Крсте П.: *За македонцките работи*. Јубилејно издание по повод на стогодишнината од раѓањето на авторот. Предговор на Блаже Конески. Прилози на Тодор Димитровски, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Посебни изданија, книга 8, Скопје, 1974.

Ристовски, Блаже: „Димитар Василев Македонски (1847–1888)", Разгледи, I/1958, серија трета, бр. 1, 69–83.

РМЈ (Речникот) = *Речник на македонскиот јазик со српско-хрватски толкувања, Том I–III*, Редактор: Блаже Конески, Составувачи: Тодор Димитровски, Благоја Корубин, Трајко Стаматоски, Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 1961–1966.

Стаматоски, Трајко: *Борба за македонски литературен јазик*, Мисла, Скопје, 1986.

Стефанија, 1970 = Драги Стефанија: „Околу активноста на Димитар Василев Македонски во Македонија (1868–70) и неговиот јазик", *Литературен збор*, XVII/1970, бр. 6, 10–20.

Тоциновски, Васил: *Предвесници*, Академски печат, Скопје, 2010.

ТРМЈ (Толковниот речник) = Група автори: *Толковен речник на македонскиот јазик, Том I–IV*, Раководител на проектот: д-р Снежана Велковска, н. сов., Главен редактор: д-р Кирил Конески, проф., Редакција: д-р Снежана Велковска, н. сов., д-р Кирил Конески, проф., д-р Живко Цветковски, проф., Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков", Скопје, 2003–2008.

Васил Дрвошанов

*(Резиме)*

Во рефератот авторот разгледува дел од глаголската лексика, застапена во учебникот *Кратка свештена историја за училиштата по Македонија. (На македонско наречје)* од преродбеникот Димитар Василев Македонски (!847–1898), за кого пишувале повеќе или помалку неколкумина научници – книжевни историчари (Ристовски, Тоциновски и др.) и педагози (Кантарџиев и др.). Меѓутоа, за него, првенствено, пишувале македонските лингвисти: Конески, Стефанија, Стаматоски, Веновска-Антевска, Тантуровска и др., кои особено ја истакнуваат улогата на неговите учебници во зацврстувањето на македонскиот јазик како наставен јазик во училиштата во Македонија. Дрвошанов ги разгледува глаголските лексеми, што изразуваат зборување и движење, релевантни од јазичен аспект – лексемите што изразуваат **зборување**: *вели, говори, зборува, каже* и *рече*, односно лексемите што изразуваат **движење**: *влезе, греде, дојде, излезе, наоѓа, оди, пријде* и *происходи* со нивниот голем број зборообразувачки разновидности. Притоа, тој констатира дека застапените глаголски лексеми во учебникот, без исклучок, се македонски наследени зборови, потврдени во македонските лексикографски трудови. Иако потекнувал од Кајларско, Димитар Василев Македонски се стремел да пишува на македонски наддијалектен јазик што е од посебна важност во развитокот на македонскиот писмен јазик.

**Клучни зборови:** Димитар Василев Македонски (!847–1898), глаголска лексика, учебник, македонски наследени зборови, македонски наддијалектен јазик, придонес во развитокот на македонскиот писмен јазик во седмата деценија од XIX век.

*Соња Новотни*

# ГЛАГОЛСКИТЕ ФОРМИ ВО СЛОЕШТИЧКИОТ ПАТЕРИК

Глаголот, како посебна зборовна група, припаѓа на втората најбројна и најзначајна група на полнозначни и менливи зборови.

Наспроти расколебаноста на деклинацијата, кај глаголот во повеќето македонски црковнословенски ракописи се забележува поголема приврзаност на јазикот кон стариот глаголски систем и негова поголема зачуваност и отвореност кон несловенската балканска јазична средина.[1] Во Слоештичкиот патерик паѓа во очи една стабилност во системот на конјугацијата.

Формите за двоината во ракописот најчесто се вообичаени: **и ѡба с мирѡмь идета** 493/16, **ѥко же хѡщета** 493/17, **г҃ласта** 41/20, **вложиста** 42/15, **оставыста** 281/5, **сьгрѣшиста** 281/18, **повелѣста ѡба ц҃рѣ** 341/20, **изнемогостѣ** 290/13, но во некои случаи постои расколебување на категоријата број, односно наместо старите форми за двоина, имаме множински форми: **брать са братомь обемише падоуть и оуведаѥть** 69/11, **и ѡбою спобиши с҃томоу причещению** 382/1.

Во ракописот има еден интересен пример со повеќе фрази во една реченица од типот: **дроугь дроуга сь плачемь срещеть отець чеда и чедо ѡ҃ца и мати дьщере дроугь сь дроугомь на цѣста□се обьемише падоуть и брать са братомь обемише падоуть и оуведаѥть** 69/10.

Употреба на еднинска форма наместо двоинска форма среќаваме во примерите: **аще на дѣло роукоу простираѥши ѥзыкь да поѥть** 95/13, **еже нетрѣбоую и своима роукама сьжноу тоужѣ трьниѥ писано бо ѥсть**

---

[1] Б. К о н е с к и, Историја на македонскиот јазик, Скопје 1967, стр. 169, В. М о ш и н, Македонско евангелие на поп Јован, Скопје 1954, П. И л и е в с к и, Крнински дамаскин, Скопје 1972, Б. К о н е с к и – О. Ј а ш а р – Н а с т е в а, Македонски текстови, 10-20 век, Скопје 1972, Б. К о н е с к и, Јазикот на евангелието на поп Јован, Македонски јазик, XXVI, 1975, 11-31.

132/11, **сь страхωмь а не прѣзрѣннıемь не оставн оүн свон облаче рнзы своıе зраıатн** 165/1, **възннкьноүвша нс пропастн тоıею простерши роуцѣ свон** 282/16.

Сложување на две именки во еднина обележуваме во примерот: **ѿврьгоше се плачет се тогда земла н море** 74/18.

Кај глаголите во Слоештичкиот патерик следиме уште една интересна црта, односно изразеноста на глаголите е засилена преку двојната префиксација: **сьпослоушан мүчнтелѣ н бгопротнвннка ннкто** 72/7, **сьвькоупнтн се с неıа н не послоушаше** 166/10, **немотоүюще сконьчатн сние сьвьзношеннıемь немогнн** 248/15, **оүмнѣмь ıего сьвькоупленнıе погоүбль ѿ тоүдоү** 260/8, **врѣмена прѣпроводнль ıеб н нкоıе оүспѣвь** 529/15.

**ПРОСТИ ГЛАГОЛСКИ ФОРМИ,** меѓу кои се вбројуваат ***презентот, аористот, имперфектот и императивот*** ја заземаат централната позиција во конјугацијата на старословенскиот глаголски систем.

***Презент***

Во прво лице еднина презент кај тематските глаголи, покрај наставката **ж** која во овој текст е заменета со **оу/ю** (во ракописот нема ниту еден пример во кој е употребен некој од јусовите знаци), во однос на носовката од преден ред имаме употреба на **е** (наместо **ѧ**). Во ракописот вакви примери среќаваме зад **р'** и **л'**. Сп.: **ıаже азь творе нзыды** 160/7, **всегда бнахоү ме н сьтворнхь снце боре се нѣлн четнрн** 323/2, **вьзоүпнхь гле бже млтвамн стаго старца** 152/5.

За прво лице од атематскиот глагол **вѣдѣтн** се среќава формата **вѣдѣ: блгвнтн се ѿ него тьже не вѣдѣ** 506/16, додека, покрај оваа форма, засведочена е и паралелната форма **вѣмь: вѣмь оубо, каковаа блгаа оуготовнль ıесть бь** 122/17, **азь вѣмь члвкь грѣшень** 128/16, **вѣмь оубо ıако бь тьчню** 136/7. Исто вакво колебање наоѓаме во Јов Сав[2] Рад[3] и во Карп.

---

[2] В. М о ш и н, Македонско евангелие на поп Јован, Скопје 1954, стр. 47.
[3] Р. У г р и н о в а – С к а л о в с к а, З. Р и б а р о в а, Радомирово евангелие, Скопје 1988, стр. 58.

Покрај редовната употреба на наставката **-ши** за второ лице еднина, во овој ракопис како и во некои други македонски ракописи, се јавува и скратената форма **-шь**: **оуподобиль се ищешь огне страстноую** 126/7, **аще ѿца не имашь ѡстани** 316/9, **колико лѣть имашь** 378/10, **ты оубо ѿче симь поутемь хощешь ити** 404/14, **брать же послоушашь** 415/20. Сп. исто: **и хлѣба мало рѣхь же ıемоу вь сако накы ıели имашь** 418/5.

Во трето лице еднина наместо редовната употреба на наставката **-ть**: **егда недостоиниıе ѿпоущаıеть** 17/20, **хощеть даеть емоу** 133/12, **иде же црь прѣбываıеть** 237/8, **ıако да послеть презвитера** 382/20, наоѓаме и примери без наставката **-ть**: **старьць гле** 128/19, **колики нихь ме зьль испльни исаиıа бѣсоу** 185/13, **в аггльскѡмоу гласоу брать же прилежеше мле се приıети злато** 293/20, **да ıа може хѡщеть идеть** 361/7.

Во прво лице множина покрај примерите со наставката **-мы** кај атематските глаголи од типот: **врѣме имамы льстиваго** 84/16, **ѿца и мтере имамы** 190/19, **не вѣмы** 576/16, оваа наставка се јавува и кај тематските глаголи. Сп.: **и ми ставлıаıемы** 90/18, **крѣпко трьпѣмы же посрамихѡм се** 124/10, **коваıемы** 125/8.

Од глаголот **быти** за прво лице множина презент обележуваме две форми **-ы/е**: **близь ıесмы кь смрти** 357/10, наспроти примерите од типот: **ничто же ıесме внесли вь мирь** 78/13, **дльжни ıесме исказати** 232/20, **млады ıесме и трѣбоуıемь брата** 312/15.[4]

Кај глаголот **имѣти** во прво лице мн. имаме наставка **-е**: **мы же имаме брьне дховны, вѣрою** 125/8, **аще оубѡ ты соущаа добра и мирь блюзоу имаме** 138/8, **к немоу что имаме створити** 175/9, **брать вьзети ıего имаме** 312/7, **гла старьць зде имаме лежати** 3131/14, **глю доколѣ обьхождати имаме поидѣмь** 313/16.

[4] Во поголем број примери оваа црта ја следиме во Струмичкиот апостол. Види во: Е. Б л а х о в а, З. Х а у п т о в а, Струмички апостол, Скопје 1990, исто во помал број примери во Рад, Грг 9 и во Карп (во студиите).

Во второ лице множина редовно се јавуваат следните форми: **ꙗко не можете безꙁ мене** 2/15, **непрıемлете мене** 400/2, **оумрете** 400/4, **бг҃тьства испльнете** 403/16.

Во трето лице множина, во врска со мешањето на носовките, доаѓа до прераспределба на наставките **ѫть/ѧть** кои во нашиот текст понатаму дале **оуть,ють/еть,** па имаме од една страна примери од типот: **пльтоꙗтци ѡбрѣтают се вь ноутрь** 68/17, **едва мали ѡбрещоуть се спаєⷨмы** 215/17, **поⷯѡти рѣсновы вьꙁносеть брьви ѡбрещають ѡбнажають вино** 277/3, **словеса гл҃ють имоуща поⷯѡти и вѣщанıе иꙁь ѡбрѣтають оуловленıе слоуⷯоу** 277/7, **едва мали ѡбрещоуть се спаєⷨмы** 215/17, а од друга имаме: **и како оубо ꙁмиı ѡбрѣтает се скврьнень** 49/17, **прииде жениⷯь ѿврьꙁает се гробы и слышеть истлѣⷡши** 76/15, **слышеть спротивноıе твореть** 134/15, **вь сѣмь тѣломь красет се** 277/4. Во ракописот следиме и примери во кои во една иста реченица имаме примери од двата типа. Сп: **сьбероут се прѣдь нимь вьси ıеꙁыци и абыıе оуслышеть** 87/9.

***Аорисӣ***

Во Слоештичкиот патерик се јавуваат сите три вида аорист, односно двата сигматски и асигматскиот аорист. За разлика од повеќето македонски црковнословенски ракописи од тој период, во кои процесот на изместување на формите на асигматскиот аорист е во голема мера започнат или е завршен[5], во Слоештичкиот патерик стариот асигматски аорист се уште се употребува.

Употребата на асигматскиот аорист во овој ракопис се јавува како архаична особеност со која се потврдува факторот на традицијата во македонските ракописи.[6] Асигматски облици среќаваме во примерите: **распаде се мⷣѣ и иꙁыде монаси спеⷭнь бивь** 33/16, **аще свежете на ꙁемли** 430/2.

Во трето лице множина кај префиксираните форми од глаголот **ити: не ѿидоу ѿ соудоу** 337/16, **по треⷯь дьнеⷯь пакы приидоу и поимоу** 362/6, **како поидоу поуть** 364/3, **лѣто прѣидоу синıаи** 470/3, **жене праидоу ми сьтвори** 517/7.

Во однос на употребата на првиот сигматски аорист од глаголот **решти** имаме голем број примери: **рѣⷯь** 49/10, 169/7, 170/5, 197/18, 211/18,

---

[5] J. K u r z, Učebnice jazyka staroslovenského, Praha 1969, str.141.

[6] Б. К о н е с к и, Историја.........., стр. 197.

213/13, 318/8, 322/1, 323/14, 328/5, **рѣхомь** 309/11, 407/13, **рѣше** 75/16, 130/7, 248/7, 313/2, 319/7, 367/4, 390/16, 405/15, 437/15, 557/16, 572/15, 577/14, **рѣста** 42/6, 452/1, додека примери од вториот сигматски аорист среќаваме само во неколку случаи: **и рекохь емоу** 292/20, **оуспѣть иже прьвѣе рекохѡ** 527/18, **ико же прѣжде рекохѡм ти скорѡ** 562/19. Од префиксираните форми од глаголот **рещти** среќаваме: **ѿрекоше** 208/8,10.

Кај другите глаголи во ракописот, постариот сигматски аорист има фреквентна употреба: **слишахомь** 272/2, **вѣровахомь** 370/15, **сказахомь** 487/2, **повелѣста** 341/20, **вьсхотѣста** 352/10, **прѣобидѣста** 352/11, **творѣста** 423/3, **послоужихь** 67/12, **положихь** 469/5, **приложихь** 504/5, **слишасте** 43/20, **вьзрасте** 381/2, **снѣдосте** 550/18, **вьпечалехь** 50/4, **повиноухь** 143/20, **станоухь** 143/19, **повиноухь** 210/13, **оусноухь** 274/12, **вьздхноухь** 328/5.

Вториот сигматски аорист е исто така доста застапен во овој ракопис: **азь постигохь его доброе вино пиюща** 117/19, **вьнидохь сь црковнымь зборомь** 129/17, **приидохь ѥ с келие и падохь** 186/20, **ни же оукрадохь ни же оубыхь** 189/11, **вьзыдохомь вь весь ѡноу продати** 328/1, **сѣдохомь сь ѡцемь александромь** 410/19 итн.

Во трето лице множина кај сигматските аористни форми, во овој текст се забележува деназализираната наставка **-ше: ги ико сьмоутише се кости мое** 2[v]/12, **прѣвьзыдоше безаконна моа главоу мою** 3/13, **небо спадоше етери за грѣхь** 17/8, **приложише се емоу юношо** 35/14 итн.

Од глаголот **быти** ги обележуваме формите **бышѫ** 111/17, 290/8, 561/13 и **бѣше** 101/11, 102/17, 104/12, 105/19 итн.

***Имперфект***

Кај имперфектот ќе се задржиме на односот меѓу контрахираните и неконтрахираните форми. Како и во поголемиот број македонски ракописи, така и во Слоеш, бројот на контрахираните форми во однос на неконтрахираните е значително поголем.

Во прво лице еднина контрахирани форми среќаваме во примерите: **и пострадахь смѣрохь до конца, име твое прогнѣвахь и дхь твои стыи оскрьбихь и заповѣди твое оуслоушахь бга** 3/17, **рещи обетшахь вь всѣхь вразѣх моихь срдца си написахь** 44/13, **иже ѡци**

сказахь вамь 112/19, не ниже стоахь огнемь по жещи конець 144/9, и припадь к нагама его повѣдахь емоу 153/5, сѣдѣхь проуеснимь 153/8, 175/6, видѣхь себе на мѣстѣ с͠тѣмь 169/9, болѣхь до смрьти 177/7, и словеса его имѣхь 182/8, и вь бьдѣнии и кльнѣхь его 182/8, азь же соу противнѡе творѣхь 183/5, азь же где выдѣхь минхьа ѿ скита 200/13, вь ц͠рковь гредѣхь 201/16, излихь помыслѣхь г͠і мѣсець 202/16, вьстахь 212/8, ꙗко же сѣдѣхь вь кели своен 284/19, цѣловахь 469/4.

Неконтрахирани форми најчесто се јавуваат кај глаголите со инфинитивна основа на -а: слишаахь 191/9, 357/6, лишаахь 199/15, позиаахь 269, полюбьваахь 270/9, плаваахь 325/20, ѿвѣщаахь 362/1, позиаахь 468/1, азь смѣахь се 183/10.

Контрахирани форми следиме и во примерите за второ и за трето лице еднина: оумрѣше 33/1, вьсхотѣше 46/15, ꙗдѣше 103/2, ведѣше 107/15, м͠лѣше 117/4, трьпѣше 146/16, видѣше 147/5, сѣдѣше 213/10, помышлѣше 222/18, неразоумѣше 241/8, вѣдѣше 268/8, творѣше 287/4, любѣше 300/14, носѣше 314/11, обьходѣше 314/12, постѣше 333/15, ꙗдѣше 333/17, 341/3, прозрѣше 344/7, цѣловаше 151/11, 325/10, сказаше 370/15, показаше 458/7, пооучаше 107/14, 184/10, бѣжаше 204/12, питаше 206/11, призваше 439/17 и неконтрахираните форми: оучааше 35/8, казааше 35/9, бѣжааше 43/3, провьзвѣщаваааше 101/14, питааше се 105/17, вьстааше 107/8, непрѣстааше 150/3, омываааше 221/4, срѣтааше 287/5, оупражнааше се 301/2, пометааше 403/5, дѣлааше 416/14, повѣдааше 508/17, имѣаше 374/12, хотѣаше 444/5, сматрѣаше 515/1, невѣаше 556/20.

Кај овие форми во неколку примери обележуваме паралелна употреба на контрахирани и на неконтрахирани форми. Сп: хотѣше 46/15, 315/17, 467/7, 521/1 : хотѣаше 440/12, 444/5; вьпрашаше 118/7, 9, 395/20, 565/5 : вьпрашааше 287/6.

Во трето лице множина, исто така, пребројни се примерите со контрахирани форми: пеуаловахоу 80/16, измивахоу 116/3, творѣхоу 116/5, сьбырахоу се 123/12, вьпрашахоу 147/10, збирахоу 188/2, проклинахоу 191/20, прихождахоу 195/11, влагахоу 203/18, теуахоу 292/3, влѣуахоу 292/5, вьзымахоу 319/13, биахоу ме 323/1, заоушавахоу

338/4, ѡмнвахоу 338/5, вьзлнвахоу 338/5, ѡблнвахоу 341/6, вьсплакахоу 344/12, неможахоу 345/9, мазахоу 346/8, нсцѣлевахоу 346/8, стоахоу 360/9, ношахоу 437/14, копахоу 479/6, цѣловахоу 479/18, приглашахоу 480/19, простнрахоу 546/3, молѣхоу 110/19, ведѣхоу 118/18, вѣдѣхоу 155/13, идѣхоу 158/7, нсцѣлѣхоу 228/18, творѣхоу 301/6, снплѣхоу 319/11, прнхѡдѣхоу 390/13.

Напоредна употреба на контрахирани и на неконтрахирани форми среќаваме во примерите: постнлахоу 546/2 : постнлаахоу 543/15, глахоу 117/6, 195/12, 561/15:глаахоу 543/15.

Неконтрахирани форми во трето лице множина следиме во примерите: оубываахоу 55/7, лнковаахоу 80/15, велнчаахоу 80/15, прѣкращаахоу 109/8, запльваахоу 116/5, вѣроваахоу 118/1, непослоушаахоу 118/2, вьзѣщаваахоу 147/7, вьпрашаахоу 148/8, облачаахоу 195/1, познаваахоу 195/12, прѣдьпочнтаахоу 201/4, незнаахоу 336/10, непрѣстаахоу 379/18, 380/7, прнношаахоу 414/9, вѣроваахоу 479/7, показоваахоу 479/17, прашаахоу 479/20, дрьжаахоу 480/20, прнношаахоу 481/1, нспоущаахоу 539/1, постнлаахоу 548/9.

Во ракописот среќаваме и еден пример во кој пишувачот на ракописот употребил три а,. Веројатно, се работи за грешка: плааахоу 546/20.

***<u>Имйератив</u>***

Извршената анализа на овој ракопис покажа дека кај императивот, за разлика од другите македонски ракописи во кои преовладуваат примери со наставката -ѣте, или со наставката –нте,, во Слоеш среќаваме цела палета наставки: -ыте-, -ѣте, -нте, -ете, -ате.

Во второ лице еднина, покрај наставката –н,, се јавува и наставката -ы: врьзы 10/16, 377/14, нды 230/8, 359/5, 395/9, 429/11, прнзовы 475/7, помозы 509/10.

Така, кај глаголите од првата група, покрај наставката -ѣмь за прво лице мн.: оусрьдние прнмесѣме и -ѣте за второ лице: обрѣте се ва нась оумиленне бл҃годѣть 26/9, прнндѣте внднте н кто оубо нмать 49/6, сь грозою вьстанѣте спешен се прннде женнхь 76/13, отнде вьзвѣстн нмоу

сице рьцѣте старцоу 119/14, ѿнесѣте ме и ꙁметѣте ме 158/4, принесѣте его вь скить 195/16, само во неколку примери срeќаваме наставка -ите: сь дрьꙁновлениемь раꙁоумѣите вьси людие 65/1, подржаите блгие нравы ω уеда 103/14, уедомь црквыа проповѣдите и глите ꙗко же р© гь вамь 240/10, его приꙁывати исповѣдаите се р© гви 260/20, и приꙁываите и ме стоиего дыханна 261/1, не ωсоужаите да не ωсоужены боудеть 273/4, аꙁь дни многы желахь ωбрѣстите ꙁаконь бω има 470/15, и пришедьши враче верѣше приготовите ꙗже о смрти еи 475/2, послѣдоуите мы 577/2, аще есте хтиане не оубываите на мы же впроснхω 577/13.

Во ракописот не сретнавме ниту еден пример во кој наставката -ѣте за второ лице множина се наложила кај глаголите од IV група.

Покрај наставката -ѣте, во согласност со Правописот, зад палаталните консонанти се јавува наставката -ате: свежате 83/1, поищате 339/10, послате 381/14.

Кај неколку глаголи се регистрирани и варијантни облици што претставуваат иновации: даждь 62/4:даи 293/18, вѣждь 90/1, вѣды 100/13.

Во ракописот срeќаваме и неколку примери со наставката -ете: вь име оца моего и неприемлете мене 400/2, аще свежете на ꙁемли 430/2, ꙗко идѣти невьнидете вь црство нбное 438/3.

Покрај простите форми за императивот, во ракописот се употребуваат и описните форми за трето лице еднина и за множина, кои се прават со конструкции со „да“ и форма за сегашно време од глаголот: да ω мнѣ прославит се 17/14, да не прѣбωрить моа ꙁлоба 18/4, да пожнет ме 20/17, да боудеть ꙗко едн 21/15, да би вѣрень биль 34/20, ꙗко да проповѣдеть вьсѣмь 49/4, рѣхь члвкь да вси аггли блажоуть его 49/10, именовавше да поставить оубω оумь 51/11, млеще се прилежнω да достоини боудете 51/19, вь млтваахь да помлет се 52/1, да прѣльстить овце стада 59/15, ꙗко да прѣидеть 65/5, ꙗко да скьжоуть 71/19, да не бихωмь били вь мрацѣ 82/13.

Во Слоештичкиот патерик паѓа во очи една стабилност во системот на конјугацијата. Во споредба со старата глаголска флексија и овде има извесни промени што укажуваат на процеси во народниот јазик. Исто така, интересни се иновациите во личните глаголски форми што се

документирани преку употребата на некои нови наставки, а тоа се должи на влијанието на народниот јазик. Кај неличните глаголски форми се бележат извесни промени предизвикани од истите услови што придонесуваат за распаѓањето на синтетичкиот именски систем.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Б. К о н е с к и, Историја на македонскиот јазик, Скопје 1967.

Б. К о н е с к и, Јазикот на евангелието на поп Јован, Македонски јазик, XXVI, 1975.

Б. К о н е с к и – О. Ј а ш а р – Н а с т е в а, Македонски текстови, 10-20 век, Скопје 1972.

В. М о ш и н, Македонско евангелие на поп Јован, Скопје 1954.

П. И л и е в с к и, Крнински дамаскин, Скопје 1972.

Р. У г р и н о в а – С к а л о в с к а, З. Р и б а р о в а, Радомирово евангелие, Скопје 1988.

J. K u r z, Učebnice jazyka staroslovenského, Praha 1969.

Sonja Novotni

*(Summary)*

Verb as a separate group of words belongs to the second largest and most important group of meaningful and interchangeable terms.

Despite the indecision of declination of the verb in most Macedonian Clergy-Slavic manuscripts, greater adherence of the language are noted, towards the old language verb system and its greater openness and conservation of non-Slavic Balkan linguistic environment. In the Sloeshtichki paterik we can notice a striking stability in a system of conjugation. Compared to the old Verb inflection here we can find some changes that indicate processes in the national language, interesting are the innovations in the personal verb forms that have been documented through the use of some new extensions and that is due to the impact of the national language. In non personal verb forms we see certain changes caused by the same conditions that contribute to the breakdown of the synthetic noun system, such as loss of infinity.

*Виолета Јанушева*

# УЛОГАТА НА ПРЕФИКСИТЕ ВО МУЛТИПЛИКАТИВНАТА ВИДСКА КОНФИГУРАЦИЈА (МВК) НА СЛОЖЕНИТЕ СЕМАНТЕМИ ОД ПРВ СТЕПЕН (СЛОЖЕНОСТ ОД ПРВО РАМНИШТЕ)

**Апстракт:** Во трудот се претставува значењето на префиксите во МВК на сложените семантеми од прв степен, од првото рамниште на сложеност во македонскиот јазик, се даваат модели на префиксирани мултипликативни сложени семантеми од прв степен и се определуваат формалните показатели на овие структури за изразување на МВК, групирани според структурната и семантичката сложеност.

**Клучни зборови:** мултипликативна видска конфигурација, мултипликација, момент, префикс.

## 1. Општи податоци

Појдовна основа на овој труд се семантички ориентираните испитувања за глаголскиот вид во македонскиот јазик[1].

Мултипликативната видска конфигурација, според семантичката теорија за видот, го претставува сложениот несвршен вид во кој доминира континуумот. Нејзината логичката дефиниција, *се случува нешто повеќепати* (*од X*) или *се случува P*, *P*, *P*, ..., означува мултиплицирање на моментот[2] во дејството, на настанот или на ситуацијата сфатени како момент, кај конфигурациите со доминанта момент и кај конфигурациите со доминанта континуум[3]. На пример, *чука на масата - се случува х да прави чук + да прави чук + да прави чук + ... на масата.*

---

[1] За семантичката теорија на глаголскиот вид и за семантичките испитувања на видот во македонскиот јазик, в. С. Каролак, 1994, 1997, Љ. Спасов, 1996, 2005, И. Пановска-Димкова, 2003, С. Тофоска, 2005, В. Јанушева, 2009

[2] Поимот „момент“ се прифаќа со значењето што го има во секојдневната комуникација - многу кратко траење на дејството претставено со глаголската семантема, неодреден краток период на време, мигновено дејство и сл., без да се определува времетраењето на тој момент

[3] Во трудот акцентот е ставен на простиот момент, а сфаќањето на настанот како момент не се разгледува, в. В. Јанушева, 2009

Надредената видска вредност, континуумот, е претставена преку исказот *се случува нешто*. Според Каролак (Каролак, 1997), континуативноста е дел од релативно апстрактна семантичка компонента, односно компонента на процесот „се случува". Во рамките на овој континуум се мултиплицира моментот. Подредениот моментен вид е претставен преку делот *повеќепати*, кој го означува дејството, односно моментот што се повторува во времето. Дејството се претставува како серија моменти или како серија еднократни акти, при што еден момент претставува завршен акт од низата акти што го сочинуваат дејството. Мултипликацијата, значи, претставува множество поврзани моменти на временскиот континуум.

Простиот момент претставува еднократен акт кој се мултиплицира во рамките на временскиот континуум – станува збор за регуларно (потребно) повторување, инхерентно на глаголската семантема.

Во трудот се претставува значењето на префиксите во МВК на сложените семантеми од прв степен, од првото рамниште на сложеност, се даваат модели на префиксираните мултипликативни сложени семантеми од прв степен и се определуваат формалните показатели на овие структури за изразување на МВК, групирани според структурната и семантичката сложеност[4]. Притоа, не се прави инвентаризација, туку се наведуваат одредени модели и се анализираат само некои покарактеристични примери.

## 2. Метод на анализа. Префиксите и МВК

Во анализата се поаѓа од сфаќањето на Каролак (Каролак, 1997: 54) за семантичкиот статус на граматичките морфеми. Граматичките морфеми ги изделува во две групи: морфеми што имаат семантичка вредност, односно морфеми што имаат одредена видска вредност и морфеми со структурна функција, односно морфеми што немаат видска вредност. МВК се изразува со двоморфемска структура составена од коренска морфема со моментна видска вредност и суфикс кој изразува континуативна видска вредност (Км + Ск)[5].

Префиксите, додадени на коренските морфеми со моментна видска вредност, се морфеми кои имаат моментна видска вредност, односно морфеми кои ја рефлектираат видската вредност на коренската морфема и кои не внесуваат дополнително лексичко значење, па се

[4] Во трудот не се разгледуваат мултипликативните сложени семантеми од прв степен со два префикса во својот состав

[5] За МВК и за двоморфемските мултипликативни сложени семантеми од прв степен, в. В. Јанушева. 2011. Мултипликативната видска конфигурација на сложените семантеми од прв степен (сложеност од прво рамниште), стр. 101-114, во Зборник на трудови: Категории на глаголската множественост во словенските и во несловенските јазици

сфаќаат како семантички празни префикси, Според тоа, префиксите имаат само структурна функција, односно го зголемуваат бројот на морфемите од кои е составена семантемата, без притоа да ја менуваат видската вредност на семантемата – префиксираната мултипликативна семантема и понатаму останува со иста видска вредност - сложена семантема од прв степен, со две автономни видски вредности: момент и континуум, сп. *вика* и *йовикува* > двоморфемска vs триморфемска структура.

Покрај оваа функција на семантички празни префикси, кај префиксираните мултипликативни сложени семантеми од прв степен, префиксите имаат улога и на т.н. префикси-амалгами кои, покрај тоа што ја рефлектираат видската вредност на коренската морфема, внесуваат одредено лексичко значење, најчесто адвербијално, на пример: *зачукува* > триморфемска структура со две автономни видски вредности. Префиксот ја рефлектира видската вредност на коренската морфема, но внесува и дополнително лексичко значење – почеток на дејството, односно почеток на мултипликацијата. На оваа функција на префиксите укажува и Конески, (в. Конески, 1987: 387-404)[6]. Во определување на дополнителните значења што ги внесуваат префиксите, се поаѓа од сфаќањето на Спасов за префиксот-амалгам, кој може да биде модификациски, односно да внесува дополнително значење кон основната лексема, и мутациски, односно да именува нов десигнат, (в. Спасов 2005: 40-41).

## 3. Анализа и дискусија. Семантичка сложеност на мултипликативната видска конфигурација – модели на сложени префиксирани мултлипликативни семантеми од прв степен на сложеност - сложеност од прво рамниште[7]

### 3.1. Триморфемски сложени мултипликативни семантеми од прв степен (прво рамниште на сложеност) – префикс со моментна видска вредност + коренска морфема со момента видска вредност + суфикс со континуативна видска вредност

Кога на коренската морфема со моментна видска вредност[8], на пример, на *чук-*, ќе ѝ се додаде префикс со моментна видска вредност, на пример, *за-* и суфикс со континуативна видска вредност *-ува*, се добива

[6] Префиксите можат да не го менуваат видот на глаголот, туку само да внесуваат одредени нијанси кон основното значење на глаголот, а ова укажува на префиксите кои немаат видско значење, в. Конески, 1987 и Спасов, 2005

[7] Првото рамниште на сложеност се однесува на мултипликацијата на семантички простиот момент. Семантички простиот момент се лоцира во коренската морфема, во суфиксот и во префиксот. Во анализираните примери се јавуваат префиксирани мултипликативни сложени семантеми од прв степен, кои не се забележани во РМЈ или се регистрирани во РМЈ со друго значење

[8] За корпусот на коренски морфеми со моментна видска вредност, в. В. Јанушева, 2011

триморфемска мултипликативна сложена семантема од прв степен *зачукува*. Коренската морфема го претставува еднократниот акт (моментот), префиксот ја рефлектира видската вредност на коренската морфема, односно има неутрализирана видска вредност, но внесува дополнително лексичко значење на почеток на дејството, односно на почеток на мултипликацијата, а континуативниот суфикс *-ува* го означува траењето на мултипликацијата на временскиот континуум. Семантемата е триморфемска, но и понатаму има две автономни видски вредности - континуум и момент. Носители на видската вредност се коренската морфема со моментна видска вредност, и суфиксот со континуативна видска вредност:

**В-**: мутациски > насоченост - се става нешто внатре во нешто: ***в-ѓаз***-ува, ***в-коп***-*ува*: ... а и ноктите ни растат ко на кучиња. Си ги *вкопуваме* во месата ... (НТ, 263).

**До-**: семантички празен: ***до-вик***-*ува*; мутациски > ***до-вик***-*ува се*: И мажите си збореа, напати се пресегаа и *се довикуваа* преку масата ... (Р, 251); модификациски > се додава уште нешто, на пример, со фрлање, со сечење: ***до-фрл***-*ува*, ***до-сек***-*ува*[9]; мутациски > ***до-фрл***-*ува*[10]; модификациски > крајна фаза од вршењето на дејството (пред да стигне дејството до определена цел): ***до-бер***-*ува*, ***до-ѓраб***-*ува*, ***до-ѓреб***-*ува*, ***до-ѓрм***-*ува*, ***до-коп***-*ува*, ***до-лиж***-*ува*, ***до-сек***-*ува*, ***до-сеч***-*ува*, ***до-скок***-*ува*, ***до-срк***-*ува*, ***до-струж***-*ува*: Го *доѓребуваа* јадењето од тенџерето; Доаѓам, еве го *доскокувам* последниот круг. Парафразата, на пример, на *доскокува - се случува х да прави скок + х да прави скок + ...* (х скока, ќе скока уште извесно време, по што се очекува скокањето да престане) укажува на отворената можност за испитување на релациите на МВК со ТЛК и со ЛВК.

**За-**: мутациски > насоченост (се става нешто некаде): ***за-бод***-*ува*, ***за-буц***-*ува*, ***за-дуп***-*ува*, ***за-коп***-*ува*, ***за-фрл***-*ува*, ***за-цап***-*ува*: Го криеме оружјето ... Го *закопуваме* и на некои отцедни места во шумата. (НТ, 18); Ги *закопуваме* кутиите в земја, а оданде ми викаат ... (НТ, 44); семантички празен > ***за-ѓаз***-ува: По тој ден не ги одведоа на брегот да *заѓазуваат* во морето ... (ЦС, 52); модификациски > површност, мала мера на дејството: ***за-сек***-*ува*[11]; модификациски > почеток на дејството (инхоативна мултипликативност): ***за-бер***-*ува*, ***за-блеј***-*ува*, ***за-врек***-*ува*, ***за-ѓраб***-*ува*, ***за-ѓрак***-*ува*, ***за-ѓрач***-*ува*, ***за-ѓреб***-*ува*, ***за-ѓриз***-*ува*, ***за-ѓрм***-*ува*, ***за-ѓуѓ***-*ува*, ***за-ѓук***-*ува*, ***за-ѓаз***-*ува*, ***за-дуп***-*ува*, ***за-ик***-*ува*, ***за-кашл***-*ува*, ***за-ким***-*ува*, ***за-клеп***-*ува*, ***за-клим***-*ува*, ***за-лај***-*ува*, ***за-лиж***-*ува*, ***за-мрд***-*ува*, ***за-мук***-*ува*, ***за-прет***-*ува*, ***за-пук***-*ува*, ***за-'рж***-*ува*, ***за-рик***-*ува*, ***за-сеч***-*ува*, ***за-сек***-*ува*, ***за-***

[9] Семантемата „сече", во зависност од контекстот, може да ја покажува и ТЛК, а тоа го отвора полето за испитување на меѓусебните релации на МВК и ТЛК, в. В. Јанушева, 2009

[10] За видот на префиксот-амалгам, како мутациски или модификациски, во овие случаи, одлучува контекстот.

[11] Овие семантеми можат, во зависност од контекстот, да се сфаќаат дека означуваат и почеток на дејството, односно почетна фаза од вршењето на дејството.

***свеш̄к****-ува*, ***за-сш̄руж****-ува*, ***за-ш̄реб****-ува*, ***за-ш̄рой****-ува*, ***за-фрл****-а*, ***за-фрч****-ува*, ***за-цай****-ува*, ***за-циц****-ува*, ***за-црк****-ува*, ***за-чкрай****-ува*, ***за-чкрш̄****-ува*, ***за-чкрий****-ува*, ***за-чук****-ува*, ***за-џвак****-ува*, ***за-шиб****-ува*, ***за-шлак****-ува*, ***за-шлай****-ува*, ***за-шмрк****-ува*, ***за-шш̄ий****-ува*, ***за-шш̄рак****-ува*, ***за-шш̄рек****-ува*: ... дали од камчињата што му се *забуцуваа* во месото на колената ... (ЦС, 67); Жените се наведнуваа ... и сите *заѓрабуваа* земја меѓу прстите ... (П, 13); Со едната рака *засекуваш* танок лист од момирокот ... (НТ, 222).

**Из-**: семантички празен >: ***из-вик****-ува*: Напред се *извикуваа* пароли ... (НТ, 295); Децата со дигнати раце *извикуваа* барање „Сите деца во училиште!“ (Ш, 277); мутациски > насоченост од некаде надвор: ***ис-фрл****-а*: Не знаеш колку отсечно ги *исфрлаше* нозете... (НТ, 119); модификациски > целосност во извршувањето на дејството и засиленост, голема мера на вршење на дејството: ***из-ѓаз****-ува*, ***из-ѓреб****-ува*, ***из-ѓриз****-ува*, ***из-дуй****-ува*, ***из-лиж****-ува*, ***из-мак****-ува*, ***из-рий****-ува*, ***и-сек****-ува*, ***и-сеч****-ува*, ***ис-кашл****-ува*, ***ис-клей****-ува*, ***ис-кой****-ува*, ***ис-йлук****-ува*, ***ис-йук****-ува*, ***ис-ш̄реб****-ува*, ***и-сш̄руж****-ува*, ***ис-цай****-ува*, ***ис-циц****-ува*, ***и-шш̄ий****-ува*.

**На-**: мутациски > означува насоченост (се става нешто некаде): ***на-бод****-ува*; мутациски > дејството се врши врз нешто: ***на-ѓаз****-ува*, ***на-фрл****-а*[12]; модификациски > дејството се врши во мала мера: ***на-ѓреб****-ува*, ***на-ѓриз****-ува*, ***на-кас****-ува*, ***на-кашл****-ува*, ***на-куц****-ува*: Од погледите струшките моми како да се препинаат та, чиниш, *накуцуваат̄* во одењето... (Р, 53); Се *накашлуваме*, ги подвикуваме нивните имиња, ама нема никој ... (НТ, 221); модификациски > дејството се врши во голема мера: ***на-бер****-ува*, ***на-вик****-ува*, ***на-ѓреб****-ува*, ***на-дрй****-ува*, ***на-кой****-ува*, ***на-лај****-ува*, ***на-лай****-ува*, ***на-лиж****-ува*, ***на-мак****-ува*, ***на-йлук****-ува*, ***на-йук****-ува*, ***на-рик****-ува*, ***на-рий****-ува*, ***на-сек****-ува*, ***на-сеч****-ува*, ***на-скок****-ува*, ***на-срк****-ува*, ***на-сш̄руж****-ува*, ***на-ш̄рой****-ува*, ***на-циц****-ува*, ***на-фрл****-а*, ***на-шлак****-ува*, ***на-шш̄ий****-ува*: Гробарите... земјата ја *нафрлаа* со лопатите на сандакот... (П, 13).

**Над-**: модификациски > дејството се извршува во повеќе од одреден степен: ***над-бер****-ува*, ***над-вик****-*ува, ***над-рий****-ува*, ***наш̄-кой****-ува*, ***наш̄-скок****-ува*, ***наш̄-фрл****-а*: Се *надберуваме* со Оливера Поточка и... (НТ, 225).

**О-**, **Об-**, **Од-**: семантички празен: ***ош̄-чук****-ува*, ***ош̄-сек****-ува*, ***ош̄-сеч****-ува*: ... мозокот засилено *ош̄чукува* сигнали... (Р, 136); мутациски > дејство спротивно на она што се изразува со основата: ***од-ѓриз****-ува*, ***ош̄-фрл****-а*, ***ош̄-кой****-ува*; мутациски > насоченост (од некаде): ***од-ѓриз****-ува*, ***ош̄-сек****-ува*, ***ош̄-сеч****-ува*, ***ош̄-скок****-ува*; модификациски > опфаќање на дејството: ***о-бер****-ува*, ***об-лиж****-ува*, ***о-ѓраб****-ува*, ***о-ѓреб****-ува*, ***о-ѓриз****-ува*, ***о-лай****-ува*, ***о-лиж****-ува*, ***ой-кой****-ува*, ***ой-сек****-ува*, ***ой-сеч****-ува*, ***о-шлак****-ува*, ***о-чеш****-ува*: Го мрцкаат носот во танките чорби, ги *оближуваат̄* лажиците... (НТ, 233).

**По-**: семантички празен: ***йо-вик****-ува*, ***йо-ждриѓ****-ува*; модификациски > дејството се врши во мала мера или се врши извесно време.

---

[12] Во зависност од контексот, овие семантеми можат да се разгледуваат и како семантеми со модификациски префикс што означува дека дејството се врши во голема мера.

Станува збор за мултипликативна лимитативност, а тоа значи дека дејството се врши извесно време (па прекинува), па пак се врши извесно време (па прекинува), па пак се врши извесно време итн.: ***йо-бод****-ува*, ***йо-ѓаз****-ува*, ***йо-ѓрак****-ува*, ***йо-ѓрач****-ува*, ***йо-ѓреб****-ува2*, ***йо-ѓриз****-ува*, ***йо-ѓук****-ува*, ***йо-кашл****-ува*, ***йо-лај****-ува*, ***йо-лиж****-ува*, ***йо-йлук****-ува*, ***йо-сек****-ува*, ***йо-сеч****-ува*, ***йо-шрой****-ува*, ***йо-чеш****-ува*: И плу, плу, ќе ме *йойлукувааш* за од зарек, за од лоши очи. (НТ, 39). И овој префикс отвора можности за испитување на меѓусебните релации на МВК со ЛВК.

**Под-**: модификациски > дејството се врши во мала мера: ***йод-бер****-ува*, ***йод-вик****-ува*, ***йод-ѓаз****-ува*, ***йод-ѓриз****-ува* ***йод-дуй****-ува*, ***йош-кас***-ува, ***йош-кашл****-ува*, ***йош-кой****-ува*, ***йош-свешн****-ува*, ***йош-сек****-ува*, ***йош-сеч****-ува*: ...на секое лавнување на кучињата се разбудуваат... и *йошкашлувааш*. (П, 33). Овој контекст е индикативен за повеќезначноста[13] на префиксираните мултипликативни семантеми. Семантемата *йошкашлувааш* ја покажува МВК. Но, ако се земе предвид поширокиот контекст, а особено улогата на одредени прилошки определби како придружни показатели на хабитуалноста (на секое лавнување), се покажува дека во контекстот семантемата првенствено ја покажува ХВК која е надградена врз МВК, *X е шаков шшо* (*коѓа*) *се случува P*, а *P* е составено од истородните *P*, *P*, *P*, ..., односно станува збор за хабитуално дејство кое во себе содржи и мултипликација, (в. Пановска-Димкова, 2003: 59-60)[14]. Контексти од овој тип укажуваат на потребата од натамошни испитувања на меѓусебните релации на МВК и ХВК: Мирче гледа во него и ја *йодѓризува* устата. (П, 46); Се накашлуваме, ги *йодвикуваме* нивните имиња, ама никој... (НТ, 221).

**Пре-**: мутациски > насоченост, дејството преминува по нешто, преку нешто или низ нешто: ***йре-сек****-ува*, ***йре-сеч****-ува*, ***йре-скок****-а*, ***йре-кас****-ува*, ***йре-ѓриз****-ува*, ***йре-ѓаз****-ува*: Нешто како да ми шепна на уво: „Бегај Јоне, дури имаш пат за бегање". И *йрескокам* човечки трупови... (П, 166); ...и си ги *йрекасуваше* усните. (ЦС, 35); Јас офкам, си ги *йреѓизувам* вилиците, да не чуе Јон, да не чуе никој. (П, 35); мутациски > ***йре-фрл****-а*: ... и кога му предложи писма да *йрефрла* преку граница ...прстите си ги кршеше и долната уста си ја касаше ... (Р, 364); модификациски > повторно вршење на дејството: ***йре-ѓаз****-ува*, ***йре-дуй***-ува, ***йре-кой****-ува*, ***йре-рий****-ува*, ***йре-скок****-ува*, ***йре-фрл****-а*, ***йре-чук****-ува*.

**При-**: модификациски > дејството се врши во мала мера: ***йри-бер****-ува*, ***йри-ѓрм****-ува*, ***йри-кой****-ува*, ***йри-лај****-ува*, ***йри-йлук****-ува*, ***йри-йук****-ува*, ***йри-шрой****-ува*: ...некои само мрзеливо *йрилајувааш*, ама и во лаењето се чудат. (П, 130); Не знаеш дали грми или некој топ *йрийукува*. (НТ, 105); модификациски > почеток на дејство: ***йри-йук****-ува*, ***йри-шрой****-ува*.

[13] За повеќезначноста на мултипликативните сложени семантеми од прв степен, в. В. Јанушева, 2011

[14] Контекстот ја покажува ХВК чиј подреден настан е мултипликативниот интервал „поткашлува", в. И. Пановска-Димкова, 2003

**Про-**: мутациски > насоченост (внатре низ нешто): ***про-бод****-ува*, ***про-дуп****-ува*; модификациски > дејството се врши во мала мера: ***про-бер****-ува*, ***про-гриз****-ува*, ***про-грм****-ува*, ***про-колв****-ува*, ***про-мрд****-ува*, ***про-плук****-ува*, ***про-сек****-ува*, ***про-сеч****-ува*, ***про-чеш****-ува*, ***про-чешл****-ува*.

**Раз-**: мутациски > насоченост на различни страни: ***рас-фрл****-а*, ***раз-греб****-ува*; мутациски: ***раз-граб****-ува*, ***раз-газ****-ува*, ***ра-сек****-ува*, ***ра-сеч****-ува*, ***рас-коп****-ува*, ***рас-прет****-ува*: Има куче и куче, вели Доксим Тренчески и уште го *распретува* огнот. (П, 133); Одвај го *разгазувам*, за да појдам до гробот на Ангелета. (П, 63); модификациски > почеток на дејството придружено со нијанса на засиленост: ***раз-блеј****-ува*, ***раз-вик****-ува*, ***раз-враж****-ува*, ***раз-врек****-ува*, ***раз-газ****-ува*, ***раз-грак****-ува*, ***раз-гук****-ува*, ***раз-дрп****-ува*, ***раз-лај****-ува*, ***раз-лап****-ува*, ***раз-молскот****-ува*, ***раз-мрд****-ува*, ***раз-мук****-ува*, ***раз-рик****-ува*, ***раз-рип****-ува*, ***рас-кашл****-ува*, ***рас-квак****-ува*, ***рас-клеп****-ува*, ***рас-клоц****-ува*, ***ра-скок-ува***, ***рас-крак****-ува*, ***рас-крек****-ува*, ***рас-плук****-ува*, ***рас-прет****-ува*, ***рас-пук****-ува*, ***рас-треб****-ува*, ***рас-туп****-ува*, ***рас-чеш****-ува*, ***рас-чук****-ува*, ***ра-штрак****-ува*: ...друг некој да направеше прекршок, а таа нему му се *развикуваше* ... (ГВ, 15); И во последниот пример, ХВК се надградува врз МВК.

**С-**: модификациски > почеток на дејството: ***с-вик****-ува*, ***с-кашл****-ува*, ***с-клеп****-ува*, **с-клоц***-ува*, ***с-клук****-ува*, ***с-коп****-ува*, ***с-крек****-ува*, ***с-крц****-ува*, ***с-лај****-ува*, ***с-мрд****-ува*, ***с-прет****-ува*, ***с-рж****-ува*, ***с-рик****-ува*, ***с-рип****-ува*, ***с-троп****-ува*, ***с-црк****-ува*, ***с-чук***-ува; модификациски > вршење на дејството во мала мера: ***с-крц****-ува*.

### 3.1.2. Четириморфемски сложени мултипликативни семантеми од прв степен (прво рамниште на сложеност) – префикс со моментна видска вредност + коренска морфема со моментна видска вредност + суфикс со моментна видска вредност + суфикс со континуативна видска вредност

Кога на коренската морфема со моментна видска вредност, на пример, на *чук-*, ќе ѝ се додаде префикс со моментна видска вредност, на пример, *под-*, суфикс со моментна видска вредност[15], на пример, *-н-*, и суфикс со континуативна видска вредност, *-ува*, се добива четириморфемска мултипликативна сложена семантема од прв степен - *потчукнува*. Коренската морфема го претставува еднократниот акт (моментот), префиксот ја рефлектира видската вредност на коренската морфема, односно има неутрализирана видска вредност, но внесува дополнително лексичко значење на вршење на дејството во мала мера, суфиксот со моментна видска вредност, исто така, само ја рефлектира видската вредност на коренската морфема, а континуативниот суфикс *-ува* го означува траењето на мултипликацијата на временскиот континуум. Семантемата е структурно четириморфемска, но не ја менува својата видска вредност –

[15] За суфиксите во МВК со моментна видска вредност, в. В. Јанушева, 2011

сложена семантема од прв степен со две автономни видски вредности - континуум и момент. Носители на видската вредност се коренската морфема со моментна видска вредност и суфиксот со континуативна видска вредност:

**До-**: модификациски > се додава уште нешто: додава нешто со плескање: ***до-плес-к-ува***; модификациски > крајна фаза од вршење на дејството (пред да се постигне определената цел): ***до-плес-к-ува***;

**За-/с-**: модификациски > почеток на дејството: ***за-боц-к-ува***, ***за-врес-к-ува***, ***за-драс-к-ува***, ***за-дум-к-ува***, ***за-мав-н-ува***, ***за-мав-т-ува***, ***за-млас-к-ува***, ***за-оф-к-ува***, ***за-пат-к-ува***, ***за-плис-к-ува***, ***за-плис-н-ува***, ***за-плес-к-ува***, ***за-прс-к-ува***, ***за-тап-к-ува***, ***за-треп-к-ува***, ***за-трес-к-ува***, ***за-цив-к-ува***, ***за-џав-к-ува***, ***з-газ-н-ува***, ***з-гров-т-ува***, ***з-гров-н-ува***: Го отвора устето, *замавнува* и се пика во мене. (НТ, 88); Му го поземам зборот на Никифора Абазовски, му ја продолжувам пофалбата и *заплескувам* со рацете. (НТ, 124).

**Из-**: семантички празен: ***из-вик-н-ува***; модификациски > целосност во вршење на дејството: ***и-сеч-к-ува***, ***и-скок-н-ува***, ***ис-плис-к-ува***, ***ис-прс-к-ува***, ***и-стис-к-ува***, ***и-стис-н-ува***.

**На-**: семантички празен: ***на-прс-к-ува***; мутациски > дејството се врши врз нешто: ***на-газ-н-ува***; мутациски: ***на-вик-н-ува***, ***на-пук-н-ува***: На сѐ така, полека се *навикнуваш*. (НТ, 27); модификациски > дејството се врши во мала мера: ***на-кас-н-ува***, ***на-бод-н-ува***: Само децата во плиткото...*набоднуваа* ракови... (Р, 7); модификациски > дејството се врши во голема мера: ***на-драс-к-ува***, ***на-оф-к-ува***, ***на-плес-к-ува***, ***на-плис-к-ува***, ***на-чеп-к-ува***.

**Над-**: модификациски > дејството се врши во повеќе од одреден степен: ***нат-куц-к-ува***.

**О-**:, **Об-**:, **Од-**: семантички празен: ***од-ек-н-ува***; модификациски > целосност во извршување на дејството: ***о-прс-к-ува***; мутациски: ***од-вик-н-ува***, ***о-плес-к-ува***, ***от-чкрап-н-ува***; мутациски > насоченост (од некаде): ***от-скок-н-ува***; модификациски > дејството се врши во мал степен: ***од-мав-н-ува***, ***о-плес-к-ува***, ***о-прс-к-ува***.

**По-**: семантички празен: ***по-мрд-н-ува***, ***по-голт-н-ува***: Тие увца исто онака и се *помрднуваа* како кога дува некое тивко ветре... (БД, 112); модификациски > дејството се врши во мала мера или извесно време (мултипликативна лимитативност): ***по-гук-н-ува***, ***по-ѕвеч-к-ува***, ***по-ѕир-н-ува***, ***по-кас-н-ува***, ***по-клек-н-ува***, ***по-клоц-н-ува***, ***по-клук-н-ува***, ***по-коп-н-ува***, ***по-мав-т-ува***, ***по-скок-н-ува***.

**Под-**: семантички празен: ***под-голт-н-ува***, ***под-греб-н-ува***, ***пот-клек-н-ува***, ***под-ждриг-н-ува***; модификациски > дејството се врши во мала мера: ***под-блек-н-ува***, ***под-буц-н-ува***, ***под-бод-н-ува***, ***под-вик-н-ува***, ***под-голт-н-ува***, ***под-греб-н-ува***, ***под-гриз-н-ува***, ***под-ждриг-н-ува***, ***под-жег-н-ува***, ***под-ѕир-к-ува***, ***под-ѕир-н-ува***, ***под-лав-н-ува***, ***под-мрд-н-ува***, ***под-рип-н-ува***, ***пот-кас-н-ува***, ***пот-ким-н-ува***, ***пот-клек-н-ува***, ***пот-

***клоц-н**-ува*, ***йош-йлис-н**-ува*, ***йош-йлук-н**-ува*, ***йош-скок-н**-ува*, ***йош-йрг-н**-ува*, ***йош-трой-н**-ува*, ***йош-туй-н**-ува*, ***йош-чеш-н**-ува*, ***йош-чук-н-ува***, ***йош-шмрк-н**-ува*, ***йош-штий-н**-ува*, ***йош-шуш-н**-ува*: Тој потпеваше и *йодрийнуваше* по ритмот на песната. (Р, 196); Дебелото капетанче *йошскокнуваше* околу масата додека му ги поставуваше прашањата... (ЦС, 11); ...понекогаш толку силно *йодрийнуваше* што Скалумбакис уште посилно ја креваше раката... (ЦС, 45); На ширинката пред црквата...општинските метачи... ги *йошчешнуваат* со метлитеципите на калдрмата... (Р, 103); *Подрийнуваа* и викаа препалени... (Р, 111); И ќерамидите толку *йошскокнуваа*... (Р, 141); Задоцнет пазарџија панично *йодбоднуваше* магаре. (Р, 109); Доне *йошскокнуваше* околу врзолот луѓе... (ЦС, 49); ...од вратничката на разгорената печка, која баботеше и *йошйлуснуваше* во металот што се усвитува. (БД, 11); И мојот спроводник почна да ме *йошкошнува* пред себе. (НТ, 197); Имаше чувство со кое се *йоштуйнува* по вратот коњот под тебе... (БД, 92); Тој џвака, а децата *йодголшнуваат*. (П, 84); Слушам, Чако *йодлавнува*. (П, 194); Ракијата ме тера да *йоджгригнувам*. (П, 240); Тоа голта млеко, а јас *йодголшнувам* од среќа. (НТ, 88); Морнарите само си цукаат со устите, *йошйукнуваат* со јазикот. (НТ, 174); Оркестарот свири, а јас си *йоштройнувам* со прстите, удирам на столот. (НТ, 227).

**Про-**: модификациски > површност/мала мера на вршење на дејството: ***йро-вик-н**-ува*, ***йро-йлес-к**-ува*, ***йро-йрс-к**-ува*, ***йро-крц-к**-ува*: Се слушаше како понекогаш *йрокрцкуваат* гранките... (БД, 191); модификациски: голема мера на вршење на дејството: ***йро-вик-н**-ува*.

**При-**: модификациски > дејство што се врши во мала мера: ***йри-кас-н**-ува*, ***йри-клек-н**-ува*, ***йри-йлес-к**-ува*.

**Пре-**: семантички празен: ***йре-голш-н**-ува*; мутациски > насоченост (дејството преминува преку нешто): ***йре-рий-н**-ува*, ***йре-скок-н**-ува*; модификациски > повторно вршење на дејството: ***йре-рий-н**-ува*, ***йре-скок-н**-ува*: ...а некој постојано...ги *йрескокнуваше* темелите... (БД, 97).

**Раз-**: мутациски > насоченост на различни страни: ***раз-мав-ш**-ува*, ***рас-йлис-к**-ува*, ***рас-йрс-к**-ува*, ***рас-йук-н**-ува*: Христос празниот ракав и досега го *размавшуваше*. (ЦС, 104); модификациски > дејството се врши во мала мера: ***рас-кой-н**-ува*; модификациски > почеток на дејство придружено со нијанса на засиленост: ***раз-врес-к**-ува*, ***раз-врис-к**-ува*, ***раз-мав-ш**-ува*, ***раз-оф-к**-ува*, ***рас-йуф-к**-ува*, ***рас-йлес-к**-ува*, ***рас-шуй-к**-ува*, ***рас-шрес-к**-ува*.

**С-**: мутациски > ***с-вик-н**-ува*, ***с-йлес-к**-ува*; модификациски > почеток на дејството: ***с-врес-к**-ува*, ***с-крц-к**-ува*, ***с-крц-н**-ува*, ***с-йлес-к**-ува*, ***с-шрей-к**-ува*.

## 4. Заклучок

Мултиликативната видска конфигурација му припаѓа на сложениот несвршен вид и означува дека се повторува, односно се мултипли-

цира моментот во дејството или во настанот сфатен како момент. МВК означува дека дејството фактички трае на временскиот континуум. Повторувањето, односно мултипликацијата на низата од моменти што го сочинуваат тоа дејство или повторувањето на низата настани сфатени како моменти, се случува во актуелно време. Ова е основната карактеристика што ја разликува МВК од ХВК[16], која претставува можност дејството да се случи, а не фактичко траење на дејството на временскиот континуум и која се поврзува со исполнување на одреден услов.

Анализата ги прикажува моделите на префиксираните семантеми кои покажуваат МВК – според структурната сложеност тие се триморфемски и четириморфемски, а според семантичката – сложени семантеми од прв степен. Не постојат посебни формални показатели за семантеми од овој тип.

Анализата покажува дека голем дел од овие семантеми се пој- довно мултпликативни, но, исто така, укажува и на повеќезначноста на мултипликативните префиксирани семантеми, односно на можноста мултипликативната префиксирана семантема да биде употребена во атемпорален и во актуелен контекст, а, истовремено, и на важноста на контекстот и на меѓусебните релации на конфигурациите со доминанта континуум, во определување на припадноста на семантемата кон МВК и кон ХВК. Примерите покажуваат дека ХВК може да се надгради врз МВК - ако се случува Р, а Р е составено од истородни Р, Р, Р, ...: Кога и да легнам, нешто *зачукува* во дворот, а ги покажуваат и релациите со теличната и лимитативната видска конфигурација. Ова претставува јасен индикатор за сличностите, пред сѐ, меѓу префиксираните мултипликативни и префиксираните хабитуални семантеми во однос на повторувањето во двете конфигурации и покажува дека се потребни натамошни испитувања за меѓусебните релации меѓу овие две конфигурации, како и за релациите на МВК со другите конфигурации.

Понатаму, анализата покажува дека видскиот момент кај префиксираните мултипликативни глаголски семантеми се лоцира во коренската морфема, во суфиксот и во префиксот. Префиксите кај мултипликативните сложени семантеми од прв степен, покрај тоа што ја рефлектираат видската вредност на коренската морфема и само структурно го зголемуваат бројот на морфеми од кои е составена семантемата, без да внесуваат дополнително значење и без да ја менуваат видската вредност на семантемата, имаат улога и на префикси-амалгами, мутациски или модификациски.

Преку анализата се покажува дека контекстот е значаен не само за одредување на припадноста на семантемата кон МВК или ХВК туку и за утврдување на улогата на префиксот-амалгам како модификациски или како мутациски.

[16] Кај двете конфигурации станува збор за различен вид повторување, в. И. Пановска-Димкова, 2003, и В. Јанушева, 2009, 2011

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Авилова, Н. С. 1976. *Вид глагола и семантика глагольного слова*. Академия наук СССР, Институт русского языка, Издательство „Наука“, Москва.

Антинучи, Ф, Геберт, Л. 1997 - Antinucci, F., Gebert, L. 1997. Semantyka aspektu czasownikowego. *Studia gramatyczne*, I: 7-43.

Бондарко, А. В. 1984. *Теория грамматического значения и аспектологические исследования*. Академия Наук СССР, Институт языкознания, Ленинград „Наука“, Ленинградское отделение.

Бондарко, А. В. 1987. *Теория функциональной грамматики*. Академия Наук СССР, Институт языкознания, Ленинград „Наука“, Ленинградское отделение.

Димитровски, Т, Корубин, Б. и Стаматоски Т. 1986. *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања*, ред. Б. Конески. Скопје, Македонска книга и Графички завод „Гоце Делчев“.

Јанушева, В. 2009. Мултипликативната видска конфигурација во македонскиот јазик. Скопје, докторска дисертација.

Јанушева, В. 2011. Мултипликативната видска конфигурација на сложените семантеми од прв степен (сложеност од прво рамниште), во Зборник на трудови: *Категории на глаголската множественост во словенските и во несловенските јазици*. Скопје: Универзитет *Св. Кирил и Методиј*: 101-114.

Каролак, С. 1994 - Karolak, S. 1994. *Le concept d' aspect et la structure notionnele du verbe*. *Studia kognitywne*, 1: 21-41.

Каролак, С. 1995 - Karolak, S. 1995. Понятийная и видовая структура глагола. *Семантика и структура славянского вида* I: 93-112.

Каролак, С. 1997 - Karolak, S. 1997. Вид глагольной семантеми и видовая деривация. *Семантика и структура славяанского вида* II: 97-110.

Конески, Б. 1987. *Граматика на македонскиот литературен јазик, дел I и II*. Скопје, Култура: 382-393.

Конески, К. 1994. Зборообразувањето и глаголскиот вид. *Литературен збор*, 4-6: 17-26.

Конески, К. 1999. *За македонскиот глагол*. Скопје, Детска радост.

Минова-Ѓуркова, Л. 1994. *Синтакса на македонскиот стандарден јазик*. Скопје, Радинг.

Миркуловска, М. 1999. Моментноста како темпорална карактеристика на глаголската лексема во Граматиката на Конески. *Придонесот на Б. Конески за македонската култура*, посебно издание. Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Скопје: 167-171.

Пановска-Димкова, И. 2003. *Видската категорија хабитуалност во македонскиот јазик*. Скопје, докторска дисертација.

Пановска-Димкова, И. 2011. Сличности и разлики меѓу хабитуалната и мултипликативната видска конфигурација, во Зборник на трудови: *Категории на глаголската множественост во словенските и во несловенските јазици*. Скопје: Универзитет *Св. Кирил и Методиј*: 115-120.

Спасов, Љ. 1995. Од глаголскиот вид во македонскиот јазик. *Прилози на МАНУ,* XX, 1-2:207-214.

Спасов, Љ. 1997. Дефинициите на видските (аспектните) конфигурации во македонскиот јазик. *Предавања на 29 Меѓународен СМЈЛК*: 31-36.

Спасов, Љ. 1997. Од резултатите на истражувачкиот проект за глаголскиот вид во македонскиот јазик. *Прилози на МАНУ*, XXII, 1-2: 79-91.

Спасов, Љ. 2005. *Резултативната видска конфигурација во македонскиот јазик*. Во ракопис.

Спасов, Љ. 2011. Преглед на досегашните проучувања на резултативната видска конфигурација, во Зборник на трудови: *Категории на глаголската множественост во словенските и во несловенските јазици*. Скопје: Универзитет *Св. Кирил и Методиј*: 121-144.

Спасов, Љ. 2008. Дали постојат мултипликативни корени во изразувањето на видот во македонскиот стандарден јазик? *35 Научна конференција на МСМЈЛК.*

Тофоска, С. 1998. Механизми на генерирање на теличната конфигурација во македонскиот јазик. *Семантика и структура на словенскиот вид*, III: 123-134.

Храковски, В. С. 1989 - Храковский, В. С. 1989. Семантические типы множества ситуаций и их естетсвенная классификация. *Типология итеративных конструкций.* Академия Наук СССР, Институт языкознания, Ленинград „Наука“ Ленинградское отделение.

**Скратеници**: МВК - мултипликативна видска конфигурација; ХВК - хабитуална видска конфигурација; ТЛК - телична видска конфи-гурација; ЛВК - лимитативна видска конфигурација; П - „Пиреј“, ЦС - „Црно семе“, БД - „Белата долина“, ГВ - „Големата вода“, НТ - „Небесна Тимјановна“, Р - „Разбој“, Ш - „Шпиц".

*Бојан Петревски*

# ОД ПРОБЛЕМАТИКАТА НА РЕФЕРЕНЦИЈАЛНО УПОТРЕБЕНИТЕ НЕОПРЕДЕЛЕНИ ИМЕНСКИ СИНТАГМИ

## 1. Определените наспрема референцијално употребените неопределени именски синтагми.

Осврнувајќи се на разликите меѓу определените и референцијално употребените неопределени именски синтагми, уште во почетокот на својата Монографија посветена на определеноста, К. Лајонс (Lyons 1999, 1-3) забележува дека определената именска синтагма е поспецифична, поиндивидуализирана од неопределената, иако, што се однесува на зборувачот, двете референцираат на посебен, специфичен објект. Разликата се состои во тоа што референцијата на определената е усвоена и од адресатот, а не само од зборувачот (авторот на текстот). Додека во случаите со неопределени именски синтагми зборувачот е, а адресатот не е свесен за ентитетот на кој се реферира, свеста за референцијата на определените е споделена. Така, изнесувањето неопределена именска синтагма се врзува за контексти каде што референтот не е усвоен од адресатот, т.е. се воведува во неговото искуство[1].

Од забелешките на Лајонс произлегува дека идентификацијата на референтот во комуникацискиот акт не е условена само од сознанијата за референтот на зборувачот туку и на адресатот. За да има можност да го идентификува референтот, односно да изнесе определена именска синтагма, зборувачот треба да споделува со адресатот барем едно сознание за референтот, независно од тоа со колку располага.

Во тој поглед, Серл (Serl 1991, 146) поставува два нужни услови за успешна идентификација, т.е. за целосно усвоена референција. Прво, мора да постои само еден предмет (референт) за кој важи изрекувањето на изразот (именската синтагма), што е преформулација на неговата аксиома

[1] Ова гледиште е во согласност со третманот на (не)определеноста во врска со (не)запознаеноста, според кој членот (како и определените именски синтагми воопшто) се употребува кога се сигнализира дека со референтот се запознаени и зборувачот и адресатот (сп. Lyons 1999, 3).

на егзистенцијата. Второ, на адресатот мора да му бидат дадени доволно средства за идентификација на предметот (референтот), што е преформулација на неговата аксиома на идентификацијата[2].

Следствено, во случаите каде што не располага со сознанија за референтот што ги споделува со адресатот, зборувачот нема можност да го исполни вториот нужен услов, т.е. да изврши идентификација во комуникацискиот акт, што му остава простор само за неопределена именска синтагма. Според тоа, неопределена именска синтагма не е избор, туку принуденост на зборувачот, кој во односните ситуации прибегнува кон единственото решение. Овој принцип ги опфаќа сите случаи со неопределена именска синтагма, независно од отсуството, присуството и од карактерот на експонентот на неопределеноста, т.е. и случаите со референцијално употребени именски синтагми без показател на неопределеноста, од една страна, и случаите со субјективна и со објективна неопределеност, од друга[3].

Во согласност со тоа што само заедничките сознанија за референтот можат да функционираат како конвенција за неговиот идентитет, т.е како определени именски синтагми, дури и да располага зборувачот со огромен корпус сознанија за референтот, ако не ги споделува со адресатот, не се релевантни за идентификацијата[4]. На пример, и покрај многубројноста на сознанијата за некој свој пријател, зборувачот ќе нема

---

[2] Под *идентификација* Серл (Serl 1991, 150) подразбира отстранување на сите сомнежи и двосмислености во поглед на тоа за што станува збор.

[3] Тополињска (1986) наведува дека и во случаите со субјективна и во случаите со објективна неопределеност се посочуваат неидентификувани, но индивидуализирани елементи на множествата, при што забележува дека како показател на субјективната неопределеност на именската синтагма функционира лексемата *еден*, а на објективната – *некој*. Ситуациите со субјективна неопределеност ги карактеризира како такви во кои зборувачот „не сака да се изјасни дали го идентификува посочениот објект". Како случаи со објективна неопределеност, пак, ги третира тие во кои зборувачот „не знае да го идентификува посочениот објект" (сп. Тополињска 1974, 100-107; Тополињска 1997, 214-224). Како што забележува и Минова-Ѓуркова (2000, 63), во ситуациите со субјективна неопределеност референтите „му се познати на говорното лице, но тоа решава да ги претстави како непознати". За разлика од нив, референтите на објективно неопределените се „и за него непознати". Таа наведува и отстапки од овој принцип, т.е. примери за навлегување на *некој* во сферата на т.н. субјективна неопределеност (сп. натаму).

[4] Од сите сознанија за референтот што ги споделуваат зборувачот и адресатот, како определена именска синтагма сеползува тоа што функционира како конвенција меѓу нив. На пример, еден од најголемите светски писатели може да се идентификува ономазиолошки (*Толстој*), но и со посредство на друг референт (*авторот на Војна и мир*). Првиот начин на идентификација е повообичаен, поконвенционален од вториот, кој е функционален, се разбира, само кога адресатот го споделува сознанието дека е Толстој автор на *Војна и мир*. Всушност, зборувачот и адресатот може да споделуваат многу сознанија за односниот референт, но како определени именски синтагми, се разбира, најчесто се ползуваат имињата, кои котираат највисоко во хиерархијата. Идентификациите од типот на *авторот на Војна и Мир* наместо *Толстој*, каде што зборувачот го споделува името на референтот со адресатот, но не го ползува како определена именска синтагма, се стилски мотивирани.

можност да ползува кое било од нив како определена именска синтагма (на пример, да изврши ономазиолошка идентификација) ако не го споделува со адресатот, т.е. ако не го изнел претходно и ако не се установило како конвенција меѓу нив. Во тие случаи, бидејќи не ги усвоил односните сознанија, адресатот нема да ги совпадне со референтот. Ако прибегне кон некое од нив како кон определена именска синтагма, зборувачот ќе наиде на прашање од типот *За кого зборуваш?*, што, како што посочува Серл (Serl 1991, 150-151), потврдува дека идентификацијата не е успешна.

Како отстапка се изделуваат случаите со субјективна определеност, во кои зборувачот (авторот на текстот) како определена именска синтагма изнесува сознание за референтот што не го споделува со адресатот, така што не го исполнува вториот нужен услов за идентификација. На пример, особен афинитет кон субјективната определеност пројавува Блаже Конески, особено во почетокот на своите раскази, постигнувајќи in medias res-ефект[5]. Така, *Лозје* почнува со *Од долчето се искачија право в лозје* (5), а *Крчмите* – со *Автобусите тргнаа* (111).

Од друга страна, отстапуваат и случаите во кои зборувачот (авторот на текстот) и адресатот споделуваат сознание за референтот, но зборувачот, најчесто заради ефект на неизвесност, не го ползува како определена именска синтагма: *Шахот беше сонот на неговиот животен успех. Како студент тој ја освои мајсторската титула, но поради одлагање од ден на ден, не ги положи сите испити на правото, иако инаку имаше стекнат навик да биде секогаш добар ученик. Едно друго поприште му се гледаше тогаш попримамливо во неговиот живот* (33)[6]. Од развојот на текстот станува јасно дека именските синтагми *шахот* и *едно друго поприште* се кореферентни. Според тоа, од свои, субјективни причини, т.е. во согласност со дефиницијата на субјективната неопределеност, авторот се решава за неопределена именска синтагма (*едно друго поприште*), макар што, врз основа на сознанијата за референтот споделени со адресатот анафорски, има можност да изнесе определена (*шахот*).

Всушност, терминот *субјективната неопределеност*, под кој се подразбира решение, а не принуденост на зборувачот да не го идентификува референтот, може да се однесува само на ситуациите како претходната, каков што е и следниов случај. А (пријател на Б) го бара Б, но не го затечува него, туку В, кој подоцна, кога му пренесува на Б дека го барал А, за да му приреди неизвесност, решава да не му го открие веднаш идентитетот на А. Наместо да го изнесе името на А, кое, се разбира, го споделува како сознание со Б, прибегнува кон неопределена именска синтагма: *Те бараше еден твој пријател. Не ти кажувам кој!* Според тоа,

---

[5] Оваа функција на иницијалната употреба на субјективно определените именски синтагми ја посочуваат Тополињска (1981-82) и Минова-Ѓуркова (2000, 130).
[6] Примерите се ексцерпирани од Конески, Блаже (1967) *Лозје*. Скопје: Култура.

во овој случај идентитетот (името) на А им е познат и на зборувачот и на адресатот, но зборувачот решава да не изврши идентификација[7].

Најпосле, причина за прибегнување кон неопределена именска синтагма во ситуациите каде што е достапна определена, не мора да биде приредување неизвесност или какво било затскривање на идентитетот на референтот. Така, во некои случаи зборувачот не го изнесува заедничкото сознание за референтот како определена именска синтагма затоа што проценува дека е маргинално. На пример, изборот меѓу конструкциите *Материјалите ги добив од една колешка* и *Материјалите ги добив од колешката што седи до мене* е условен од проценката на релевантноста на содржината *што седи до мене*, која адресатот може да ја совпадне со референтот ситуациски, иако не е непосредно запознаен со него.

Ако се апстрахираат овие случаи, т.е. ако се имаат предвид само прототипичните ситуации, референтите на именските синтагми со *еден*, за кои се употребува терминот *субјективно неопределени*, може да се окарактеризираат како субјективно идентификувани (идентификувани само за зборувачот). Доследно на тоа, референтите на именските синтагми со *некој* се објективно неидентификувани (неидентификувани и за зборувачот и за адресатот). Сепак, и во тие случаи зборувачот е во предност во однос на адресатот, зашто располага барем со дескриптивната содржина на именската синтагма, т.е. со припадноста на референтот на односното множество, и со неговата инволвираност во настанот за кој станува збор, а во некои ситуации – дури и со претстава за физичкиот изглед (сп. натаму).

Од друга страна, проблематичен е и терминот *субјективна идентификуваност* (*идентификуваност само за зборувачот*), кој не ја одразува разнородноста на случаите – сознанијата за референтот со кои располага зборувачот во случаите со именски синтагми со *еден* може да се состојат од подробна информираност (*Се видов со еден многу добар пријател*), но и од елементарна, првична запознаеност (*Те бараше една жена, никогаш не сум ја видел претходно*). Дополнувањето на конструкциите со именска синтагма со *еден* со *го познавам* не е можно во сите случаи, што укажува дека референтот на т.н. субјективно неопределени именски синтагми некогаш не е идентификуван ни за зборувачот (сп. натаму). Според тоа, терминот *идентификуваност на референтот* може да се дефинира егзактно само како објективно определена именска синтагма, усвоена како сознание и од зборувачот и од адресатот и изнесена во комуникацискиот акт.

---

[7] Од друга страна, треба да се забележи и дека ова не е ексклузивитет на именските синтагми со *еден*, кои во овие случаи надвладуваат, но си конкурираат со именските синтагми без показател на неопределеноста: *Те бараше пријател. Не ти кажувам кој!*

## 2. Условеноста на дистрибуцијата на *еден* и *некој* од степенот на запознаеноста со референтот.

Како еден од централните проблеми во поглед на референцијално употребените неопределени именски синтагми, се наметнува дистрибуцијата на *еден* и на *некој*, која е прагматички условена, т.е. го одразува степенот на запознаеноста со референтот (ставот на зборувачот кон неговиот идентитет, Тополињска 1994).

Во именските синтагми за кои се употребува определбата *субјективно неопределени*, маркирани со *еден*, „неопределениот член" (Тополињска 1981-82), сугерира дека зборувачот располага со сознанија за идентитетот на референтот што не ги споделува со адресатот, односно нема можност да ги изнесе како определена именска синтагма. Од друга страна, во случаите со синтагмите за кои се употребува терминот *објективно неопределени*, маркирани со *некој*, можноста за идентификација е исклучена од подлабоки причини – со сознанија за идентитетот на референтот (речиси) не располага ни зборувачот, кој најчесто ги има предвид само дескриптивната содржина на синтагмата, т.е. припадноста на референтот на односното множество, и неговата инволвираност во настанот за кој станува збор.

На пример, конструкцијата *Тогаш дојде еден старец*, ако се разгледува изолирано од каков било контекст, имплицира дека зборувачот располага барем со некое елементарно сознание за референтот, но не го изнесува како определена именска синтагма затоа што проценува дека не е усвоено од адресатот. Така, со оглед на тоа што веќе е изнесена именска синтагма со *еден*, на прашањето *Кој е тој старец?*, адресатот може да очекува барем елементарен податок за неговиот идентитет. Бидејќи е можно зборувачот да располага само со првична претстава, не мора да го добие. Од друга страна, можно е и да е подробно информиран, па да го изнесе дури и името.

Варирањето на оваа конструкција со *некој* – *Тогаш дојде некој старец*, имлицира сигнализација од зборувачот дека не располага ни со елементарни сознанија за референтот, иако го засведочил неговото присуство. Адресатот, свесен дека во овој случај не може да очекува одговор на прашањето за идентитетот на референтот, нема да го постави.

Во ситуациите каде што е можен, изборот меѓу *еден* и *некој* е условен само од зборувачот, кој решава за тоа на кој степен ќе ја издигне својата запознаеност со референтот во комуникацискиот акт. Општо земено, за разлика од случаите со именските синтагми со *еден*, во кои зборувачот може, но не мора да располага со широк корпус сознанија за идентитетот на референтот, конструкциите со именски синтагми со *некој* се еднозначни – имплицираат дека зборувачот не располага со такви сознанија.

Можноста за замена меѓу *еден* и *некој* е отворена само во крајниот дел од сферата резервирана за *некој*. Во тие случаи, операторите за кои станува збор си конкурираат затоа што зборувачот стекнал извесен (елементарен) корпус сознанија за референтот, т.е. затоа што излегува од сферата на незапознаеноста: *Влезе еден студент, не го познавам*; *Влезе некој студент, не го познавам*. Од друга страна, можна е само конструкцијата *Ги виделе со некој професор, кого, како што ми го опишаа, не го познавам*, а не и **Ги виделе со еден професор, кого, како што ми го опишаа, не го познавам*, затоа што во вториот случај зборувачот не располага ни со елементарни сознанија за референтот. Според тоа, можноста конструкцијата да се развие со *не го познавам* сигнализира дека е во прашање сферата на незапознаеноста (резервирана за *некој*), која завршува со контекстите во кои е можна трансформацијата на *некој* во *еден*[8].

Од претходните случаи ги апстрахираме ситуациите во кои конструкцијата може да се развие со *не го познавам*, а *еден* не може да се замени со *некој*: *Во тие проблеми е упатен еден пријател на брат ми. Не го познавам, но многу сум слушал за него*; но не: **Во тие проблеми е упатен некој пријател на брат ми. Не го познавам, но многу сум слушал за него*. Дури и да не е апсолутно неприемлива, втората конструкција е поневообичаена од првата[9].

Како што се согледува, во овие случаи, и покрај дополнувањето со *не го познавам*, зборувачот располага со извесни сознанија за референтот. Токму конструкциите во кои дополнувањето со *не го познавам* е можно, но ја исклучува замената на *еден* со *некој*, т.е. не имплицира апсолутна незапознаеност, ги сместуваме, условно земено, на границата меѓу незапознаеноста и запознаеноста, т.е. во почетокот на сферата на запознаеноста (резервирана за *еден*).

Според тоа, од една страна, се среќаваат случаи во кои *еден* упаѓа во крајниот дел од сферата резервирана за *некој*, маркирана со *не го познавам* (барем имплицитно). Спротивно на тоа, во случаите што ја претставуваат зоната на *еден*, каде што конструкцијата не може да се развие со *не го познавам*[10], не се забележува навлегување на *некој* (за една отстапка; в. натаму).

---

[8] Разбирливо, во тие случаи обратната трансформација секогаш е можна, зашто, сепак, станува збор за сферата на незапознаеноста.

[9] Најпосле, треба да се нагласи дека во граничните случаи прибегнувањето кон *еден/некој* во голема мера е субјективно условено. Во нив проценката на зборувачот за тоа дали е обемот на сознанијата за референтот соодветен за *еден/некој* игра важна улога.

[10] Нагласуваме дека во овој контекст под *не го познавам* подразбираме импликација дека зборувачот не располага ни со елементарни сознанија за референтот. Од друга страна, како што посочивме, дури и почетокот на сферата на запознаеноста го сочинуваат контексти во кои *еден* не може да се замени со *некој*. Или, покоректно: дури и да е изводлива, таа трансформација е попроблематична од замената на *некој* со *еден* во завршниот дел од сферата на незапознаеноста.

Сите примери за употреба на *некој* во сферата на т.н. субјективна неопределеност наведени од Минова-Ѓуркова (2000, 63-64) се множински (*некои колеѓи*, *некои архиереи* итн.), што е индикативно. Во нив зборувачот сигнализира дека не е категоричен во поглед на дефинитивноста на множеството, кое го претставува како недефинирано, иако можеби располага со сознанија за тоа кои се сите елементи (референти) што го сочинуваат .

Според тоа, во конструкцијата *Некои колеѓи не ја сфатија правилно неговата дискусија*[11] незапознаеноста не се состои во тоа што зборувачот не располага со сознанија за индивидуалниот идентитет на односните колеги, туку во тоа што или нема можност да го дефинира целосно множеството сочинето од тие што се инволвирани во настанот или, од свои причини (одбегнување категоричност, оградување од прецизно набројување), иако располага со прецизна концепција за него, го претставува како недефинирано. Со други зборови, во прашање е недостиг од сознанија (одбегнување категоричност, оградување од прецизно набројување[12]) за целината, а не за елементите[13]. Така, за разлика од именската синтагма *едни колеѓи*, претходната имплицира дека зборувачот се дистанцира од сеопфатни сознанија за множеството[14]. Оставајќи простор да изостави некого, тој не ветува исцрпен одговор на евентуалното прашање за кои колеги станува збор, кое, поради сугестијата, веројатно, нема да му се постави. Од таков карактер е и насловот *За некои посесивни форми во македонската топонимија* (наведен од Минова-Ѓуркова, ibid.), со кој авторот го претставува множеството сочинето од посесивните форми што ќе ги засегне како недефинирано, т.е. како подложно на

---

[11] Упадлива е противречноста меѓу заменката (*некои*) и конститутивниот елемент (*колеѓи*). Така, со оглед на засведоченоста на настанот од зборувачот, како и на тоа што сигурно располага барем со елементарни сознанија за индивидуалниот идентитет на своите колеги, невообичаено е што не ги претставува со именска синтагма со *еден* (*едни колеѓи*). Случаите каде што семантиката на конститутивниот елемент на синтагмата имплицира уште повисок степен на блискост меѓу зборувачот и референтот (*некои пријатели*), поочигледно потврдуваат дека причината за прибегнување кон именска синтагма со *некој* не се состои во неидентификуваноста на референтите поединечно, туку на множеството што го сочинуваат.

[12] Множинските случаи не се попогодни само за одбегнување категоричност туку и за конспирација. Така, во случаите каде што го има дефинирано својот проблем прецизно, а сака да одбегне дискусија за него, зборувачот треба да прибегне кон конструкцијата **Имам некој проблем.*, која, ако е приемлива, претставува пример за навлегување на *некој* во сферата на *еден*. Сепак, со сигурност може да се тврди дека е поневообичаена од множинската – *Имам некои проблеми.*, со која, исто така, може да се сигнализира неволност за дискусија за проблемите, но под претекст на нивната многубројност.

[13] На пример, може да се претпостави дека во тој случај зборувачот располага со имињата на сите свои колеги, но не и со прецизен податок кои од нив се инволвирани во односниот настан.

[14] Се разбира, ова не значи дека нема множински случаи во кои зборувачот не располага со сознанија за индивидуалниот идентитет на референтите: *Дојдоа некои луѓе. Првпат ги гледав.*

дополнување при разработката. Спротивно на тоа, варирањето како *За едни посесивни форми во македонската топонимија*[15] имплицира дека е множеството затворено[16].

### 3. Заклучни забелешки

Тоа што ги обединува референцијално употребените неопределени именски синтагми на прагматички план е исклученоста на можноста зборувачот да го идентификува референтот, т.е. да му го претстави на адресатот со определена именска синтагма. Причината за тоа се состои во отсуството на заедничко сознание за референтот. Во случаите со т.н. субјективно неопределени именски синтагми, во принцип, зборувачот располага со сознанија за референтот што, бидејќи не ги споделува со адресатот, не се функционални за идентификација. Во ситуациите со т.н. објективно неопределени именски синтагми, пак, со сознанија за референтот (речиси) не располага ни зборувачот, кој најчесто ги има предвид само дескриптивната содржина на синтагмата, т.е. неговата припадност на односното множество, и инволвираноста во настанот за кој станува збор. Дури и да го засведочил неговото присуство (случаите од типот на *Влезе некој студент*), зборувачот има стекнато толку скудна претстава што конструкцијата може да ја развие со *не го познавам*.

Со оглед на тоа што и во случаите окарактеризирани како субјективно неопределени и во случаите окарактеризирани како објективно неопределени станува збор за исклученост на можноста зборувачот да го идентификува референтот (т.е. за принуденост да не го идентификува), може да се заклучи дека неопределеноста на именските синтагми е нужно објективна (ги апстрахираме случаите со затскривање на идентитетот на референтот, независно од мотивацијата). Тоа што во ситуациите со *некој*

---

[15] Интересен е и примерот *Телевизијата ги оддалечува децата од некои важни активности, читањето, физичката ангажираност и разните хобија*, наведен од Минова-Ѓуркова (ibid.) На прв поглед, именската синтагма *некои важни активности* спаѓа во т.н. субјективна неопределеност, зашто нејзините референти (читањето, физичката ангажираност и разните хобија) се идентификувани. Со оглед на тоа, се поставува прашањето зошто не се прибегнало кон именската синтагма *едни важни активности*, на кое може да се одговори дека со *некои важни активности* зборувачот ја релативизира својата концепција за множеството, остава простор и за други важни активности, со што си обезбедува ограда од сеопфатност, оправдување за евентуално изоставување при набројувањето.

[16] Со оглед на изнесеното, овие примери може да се окарактеризираат како специфична појава на т.н. објективна неопределеност, на што може да му се приговори со тоа што во некои ситуации зборувачот симулира дека не располага со прецизна концепција за множеството, т.е. го претставува како недефинирано од свои причини (конспирација, одбегнување категоричност, оградување од прецизно набројување). Сепак, тие случаи се повеќе отстапка одошто принцип, зашто во повеќето ситуации зборувачот навистина проценува дека не располага со прецизна концепција за односното множество. Најпосле, отстапуваат само случаите со консирациска мотивација, зашто причината за одбегнување категоричност и набројување се состои токму во тоа што зборувачот не е уверен во прецизноста на својата концепција за множеството.

степенот на објективноста на неопределеноста е повисок, односно фактот што во случаите со *еден*, во принцип, зборувачот располага со повеќе сознанија за референтот, не значи дека треба да се пренебрегне факторот на адресатот, т.е. да се заклучи дека во вторите, независно од тоа дали ги споделува сознанијата со него, зборувачот има можност да решава дали ќе изврши идентификација.

*Некој* се одликува со попредвидлива дистрибуција, т.е. со построго ограничена функционална сфера во споредба со *еден*. За разлика од конструкциите со *некој*, кои имплицираат дека зборувачот не е запознаен со референтот, т.е. секогаш може да се развијат со *не го познавам*, конструкциите со *еден* варираат од една до друга крајност. Првата се наоѓа во завршниот дел од сферата резервирана за *некој*. Во тие случаи, кои ги опфаќаат именските синтагми од типот *еден непознат човек* (подложни на замена со *некој*), односно конструкциите што може да се развијат со *не го познавам*, сознанијата за референтот на зборувачот се на елементарно рамниште. Во втората, која ја сочинуваат именските синтагми од типот *еден пријател*, корпусот на тие сознанија е мошне богат. Овие крајности ги поврзува сфера што е мошне разнородна во тој поглед.

БИБЛИОГРАФИЈА:

а) кирилица:

Минова-Ѓуркова, Лилјана. (2000). *Синтакса на македонскиот стандарден јазик*. Скопје: Магор.

Овчиникова, Елена. (2010). „*Македонскиот еден како еквивалент на англискиот неопределен член и на детерминативот ope*". во: Шести научен собир на млади македонисти (стр. 399-407). Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј", Филолошки факултет „Блаже Конески".

Тополињска, Зузана. (1974). *Граматика на именската фраза во македонскиот литературен јазик*. Скопје: Македонска академија на науките и уметностите.

Тополињска, Зузана. (1981-82). „*Мак. еден – неопределен член?*", во: Македонски јазик (година XXXII-III) (стр. 705-716). Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Тополињска, Зузана. (1986). „*Именски синтагми (ИС) со неидентификуван референт во јужномакедонските говори*", во: Македонски јазик (година XXXVI-XXXVII) (стр. 5-17). Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Тополињска, Зузана. (1994). „*Македонско-црногорске паралеле у систему неодређених заменица*", во: Црногорско-македонске књижевне, језичке и културне везе (стр. 77-83). Подгорица: Црногорска академија наука и умјетности.

Тополињска, Зузана. (1997). *Македонските дијалекти во Егејска Македонија. книга 1, Синтакса. дел 2*. Скопје: Македонска академија на науките и уметностите.

б) латиница:

Lyons, Christopher. (1999) *Definiteness*. Cambridge University Press: Cambridge.

Serl, Džon. (1991). *Govorni činovi*. Beograd: Nolit.

Bojan Petrevski

ON INDEFINITE NOUN PHRASES USED REFERANTIALLY

*(Summary)*

Indefinite noun phrases used referentially constitute a heterogeneous group of cases, which share the exclusion of the possibility of identifying the referent by the speaker due to the absence of common knowledge about the referent with the hearer. Unlike the cases with *некој*, in which, in principle, the speaker implies that he is not familiar with the referent, the cases with *еден* vary between two situations. In the first one, the construction can be further developed by *Не го познавам*; the speaker's knowledge about the referent is on elementary level. In the second one, the knowledge is increased. The sphere between these extreme contexts is quite heterogeneous.

*Јан Соколовски*

# ОД ПРОБЛЕМАТИКАТА НА КОНФРОНТАТИВНИОТ ОПИСНА ЗБОРООБРАЗУВАЧКИОТ СИСТЕМ НА МАКЕДОНСКИОТ И ПОЛСКИОТ ЈАЗИК

Целта на мојот реферат е претставување на основните проблеми на конфронтативниот опис на зборообразувачките системи во полскиот и македонскиот јазик со посебен осврт кон зборообразувањето на деминутивите во двата јазика.

Како што е познато, досегашните постигнувања на полско-македонската зборообразувачка конфронтација се сè уште скромни. Сепак постои поттик за поšироки истражувања во таа област. Веќе се издадени многу трудови со теоретско-методолошки карактер посветени на конфронтацијата на словенските јазици во доменот на зборообразувањето. Но сепак, треба да се напомене дека досега не е изработена единствена методологија на истражувањата во таа област (види Sokołowski 2000).

За идните конфронтативни истражувања во зборообразувањето на полскиот и македонскиот јазик важно значење има книгата на З. Тополињска и Б. Видоески *Polski~macedonski. Gramatyka konfrontatywna* (*zarys problematyki*) (Topolińska, Vidoeski 19840, во која за првпат беа формулирани задачите и целите на конфронтацијата во областа на зборообразувањето на тие јазици.

Со оглед на фактот дека традиционално издвојуваните зборообразувачки категории, како на пример *nomina actionis, nomina loci, nomina deminutiva* се заеднички за двата јазика, авторите на книгата констатираат дека тие можат да бидат излезна точка на конфронтативниот опис. Во врска со тоа, предмет на конфронтација може да биде продуктивноста на одделните зборообразувачки категории, карактерот (префикс, суфикс, интерфикс итн.) и бројот на афиксите коишто се користат во секој од јазиците во рамките на определената категорија: „може да се среди инвентарот на афикси позајмени по пат на интерференција, структурните типови, а исто така и семантичките полиња во коишто се употербуват позајмени афикси итн." (Topolińska, Vidoeski1984: 22-25).

Се чини дека предмет на конфронтацијата на почетокот можат да бидат избраните зборообразувачки класи на деривати во двата јазика. Така например од аспект на словенското зборообразување и полско-маке-

донскиот споредбен опис како особено интересна се наложува конфронтацијата на македонските и полските деминутивни и хипокористични формации. Како прво, деминутивите и хипокористиците во двата јазика спаѓаат во најпродуктивните зборообразувачки категории. Како второ, посебниот карактер на деминутивите и хипокористиците во македонскиот јазик е особено привлечно поле за конфронтативен опис којшто може да донесе интересни резултати за зборообразувачката конфронтација на полскиот и македонскиот јазик, но и пошироко, за словенската зборообразувачка конфронтација.

Без да навлегувам подетално, би сакал да спомнам дека зборообразувачката категорија била предмет на бројни трудови, особено на материјал од полски јазик. На полскиот јазик се однесуваат, меѓу друго, книги, дискусии и статии на автори, како: В. Добжињски, Б. Креја, С. Вархол, Х. Врубел, С. Урбањчик, Ј. Речек и други. Во трудовите на именуваните автори деминутивот и хипокористиката биле опишувани подеднакво од аспект на синхронија и дијахронија, во стандардниот и разговорниот полски јазик, во текстовите на убавата литература, како и во дијалектите и народните песни. Помалку бројни се трудовите посветени на деминутивте и хипокористиците во македонскиот јазик. На оваа тема пишувале пред се Б. Конески, Б. Видоески , К. Конески, Б. Марков, а од полските автори пишувале З. Тополињска В.Пјанка и Ј. Соколовски.

Во споредба со значајните постигнувања на славистиката во истражувањето на деминутивите и хипокористиците во одделните јазици релативно скромно се застапени трудови со конфронтативен пристап.

Во понатамошниот текст ќе претставам некои од поважните разлики меѓу полскиот и македонскиот јазик во областа на деривацијата на субстантивните деминутиви и хипокористици. Меѓу најважните проблеми на словенската деминутивна деривација се наложува проблемот на граматичкиот род. Истражувачите обрнуваат внимание на фактот дека една од најкарактеристичните особини на словенските деминутиви е идентичноста на граматичкиот род на деминутивот и на мотивирачката именка.

Во предметната литература ова правило не се однесува на јазиците од југоисточната група во коишто бројни деминутиви земаат среден род независно од родот на мотивирачка именка. Соодветните забелешки ги наоѓаме во работите на Б. Конески (Конески 1987) , Б. Марков (Марков 1967), Б. Видоески (Видоески 1998-1999) и посебно кај полските слависти В. Пјанка (Pianka 1975; Пјанка 2002) и З. Тополинска (Topolińska1985), коишто имаат кажувано за посебноста на македонската деминутивно-хипокористична деривација на словенската почва. З. Тополињска во својата книга *Zarys gramatyki języka macedońskiego* пишува "Вторично и интересно за словенско тло семантичко оптоварување на граматичкиот род имаме во македонскиот јазик кај средниот род. Средниот род му ги доделува на дериватот повеќето од деминутивните и хипокористичните

суфикси (независно од родот на мотивирачкиот збор). Па според тоа, процесот на образување на деминутиви се сфаќа како процес на пренесување кон среден род" (Topolińska 1995: 42).[1]

Затоа, се чини дека добра појдовна точка во конфронтативната анализа на деминутивите во македонскиот и полскиот јазик може да биде категоријата род.

Пред да ги окарактеризирам поважните сличности и разлики меѓу полските и македонските деминутиви во доменот на категоријата род, би сакал да го претставам општиот модел на опис на дериватите кои и припаѓаат на оваа зборообразувачка категорија во двата конфронтирани јазици. Станува збор за опис на зборообразувачките типови на деминутиви и хипокористици кој треба да биде спроведен според заедничката шема за двата јазика. Заедничкиот модел овозможува добивање на споредбени податоци за основните зборообразувачки конфронтативни параметри на зборообразувачките типови. Бидејќи целта на трудот е конфронтација на определени класи на деривати во двата јазика, формациите кои им припаѓаат на тие класи ги карактеризирам од аспект на зборообразувачките параметри кои се суштински, како од гледна точка на внатрешно јазичен опис, така и од конфронтативна гледна точка. Подетално ги земам предвид зборообразувачките параметри кои се користени во досегашните зборообразувачки описи на полскиот јазик и другите словенски јазици. Во описот ги земам предвид податоците за бројот на дериватите со даден формант и податоците за уделот на дадениот формант во образувањето на нови деривати (се оценува степенот на продуктивност на типовите). Карактеризирајќи ги постапно зборообразувачките форманти користени во деминутивно-хипокористична деривација ќе претставам сеопфатна карактеристика на зборообразувачките основи од аспект на нивните граматички, семантички, зборообразувачки и други особини. Кога се конфронтираат деминутивите во македонскиот и полскиот јазик особено суштествена е граматичката карактеристика на зборообразувачката основа која во прв ред ја зема предвид информацијата за граматичкиот род во мотивирачкиот збор. Таквата шема на опис овозможува подготовка на единствен опис заеднички за двата јазика и покажување на сличностите и разликите во доменот на деривацијата на деминутивите и хипокористиците во конфронтираните јазици.

Конфронтативната анализа на деминутивите и хипокористиците во македонскиот и полскиот јазик води кон тврдењето дека во двата јазика може да се забележат заеднички тенденции и сличности, но и суштински разлики. Инвентарот на мотивирачките зборови кои се користат во

---

[1] "Z wtórnym i ciekawym na tle słowiańskim obciążeniem semantycznym rodzaju gramatycznego mamy до czynienia w języku macedońskim w wypadku rodzaju nijakiego. Rodzaj nijaki narzuca derywatowi (niezależnie od rodzaju podstawy) większość sufiksów deminutywnych i hipokorystycznych. Stąd sam proces deminucji lub hipokoryzacji zaczyna być pojmowany jako proces przeniesienia do rodzaju nijakiego (Topolińska 1985: 42)

деривацијата на деминутивите и хипокористиците во двата јазика е многу богат. Од анализата на материјалот на македонскиот и полскиот јазик произлегува дека во карактерот на зборообразувачките основи се појавуваат како немотивираните така и мотивираните, како домашните така и позајмените именки. Во речничкиот материјал посебно се претставени дериватите кои се образуваат од немотивирачки зборови. Слична ситуација забележуваме и во богатиот корпус на деминутивно-хипокористични деривати ексцерпирани од убавата литература. Најважните разлики меѓу македонскиот и полскиот јазик се воочуваат токму во инвентарот и во функционирањето на зборообразувачките деривати. Во македонскиот јазик покрај формантите кои не го менуваат граматичкиот род на именката, функционираат, како што е познато, и форманти кои предизвикуваат промена на граматичкиот род на немотивирачката именка во среден род. Таквиот тип на деривати се најзастапени во речничкиот материјал и меѓу многу зборови кои не се регистрирани во речникот. Тие всушност ја одредуваат спецификата на деминутивите и хипокористиците во македонскиот јазик на полско и словенско тло.

Во натамошниот текст ќе ги претставам поважните разлики меѓу полскиот и македонскиот јазик во областа на деривацијата на субстантивните деминутиви и хипокористици. Ќе се ограничам на набројување на основните формални особини кои ми се чинат најсуштествени. Во карактеризирањето на полскиот јазичен материјал ќе ги користам констатациите на Креја (1969). Покрај тоа се служам со соодветната глава на полската академска граматика (GWJP). Па така, основните полски деминутивни форманти се:

1) *-ek // -ik* за машкиот род, на пример *lasek* (: *las*), *konik* (: *koń*), при што, како што заклучува Креја, нивната дистрибуција е во значаен степен предвидлива. Освен тоа, во употреба се формантите: *- uszek*, *-iszek*, *-aszek*.
2) *-ka* за женскиот род, на пример: *dróżka* (: *droga*) , *główka* (: *głowa*).
Освен тоа: *-eczka*, *-uszka*, *-yczka*.
3) *-ko* за средниот род, на пример: *oczko* (:*oko*). Освен тоа*: -eczko*, *-eńko*, *-etko*, *-uszko*.

За зборообразувачката конфронтација на линија полски – македонски важна е констатацијата на Креја дека „особено правило кое привлекува внимание при образувањето на деминутивните и хипокористичните именки на *-ek, -ka, -ko* во полскиот јазик се состои од тоа дека граматичкиот род на деривираната деминутивна формација во полскиот јазик соодветствува со граматичкиот род на основниот збор (Kreja 1969: 9).“[2]

Значи, полскиот спаѓа меѓу оние словенски јазици во коишто во принцип граматичкиот род на деминутивите е идентичен со родот на

[2] „Wyraźną regułą, która zwraca uwagę przy tworzeniu rzeczowników zdrobniałych na **-ek**, **-ka**, **-ko** w języku polskim jest reguła polegająca na tym, że rodzaj gramatyczny pochodnej formacji deminutywnej w języku polskim jest zgodny z rodzajem gramatycznym wyrazu podstawowego(Kreja 1969: 9).

мотивирачките именки. Ова правило се однесува како на првостепените, така и на второстепените деминутиви.

Инвентарот на формантите кои се користат во деривацијата на македонските деминутиви и хипокористици - според К.Конески и С. Велева - изгледа на следниот начин:

1) машките формации: *-ец*, *-ок*, *-чок*.
2) женските формации: *-ка*, *-ица*, *-ичка*.
3) формации од среден род *-е*, , *-че*, *-це*, *-енце*, *-ле*, *-уле* (Конески 1995: 67-71; Велева 2006:128-131).

Не дискутирајќи прецизно и не споредувајќи ги дериватите кои им припаѓаат на одредените класи во конфронтираните јазици (тоа го правам на друго место, види Sokołowski 2005; 2007), се ограничувам на тврдењето дека основните разлики меѓу конфронтираните јазици се појавуваат врз основа на карактеристиките на деминутивно-хипокористичните деривати во поглед на нивниот граматички род.

Во полскиот јазик најбројни се деминутивите од машки род. На второ место според бројот дериватите се именките од женски род, а најмалку бројна група претставуваат деминутивите од среден род.

Во македонскиот јазик (во споредба со полскиот) привлекува внимание малиот број на машките формации (во РМЈ околу 30 примери).Во втората група по бројност во македонскиот јазик спаѓаат деминутивите и хипокористиците од женски род. Во македонскиот јазик најбројни се формациите од среден род. Во мојот материјал тие претставуваат класа 3 пати побројна отколку машките и женските деривати заедно. Речникот (РМЈ) регистрира над петстотини и седумдесет деминутиви и хипокористици од среден род, но тоа ни дава само најопшта претстава за бројноста на таа класа деривати којашто меѓу другото ги опфаќа и типовите со висок степен на категоријалност. Најбројни во таа класа се дериватите од именки од машкиот род – над двесте и деведесет примери. Не толку бројни се формациите од женските именки – 180 примери. Најмалку бројни се дериватите од средниот род чиј род е идентичен со родот на мотивирачките именки – околу 100 примери.

Од скицираниот и прилично упростен нацрт на деривација на македонските деминутиви и хипокористици, сооднесен со полската ситуација, произлегува дека најважните разлики меѓу двата јазика се однесуваат на граматичкиот род на опишаните формации во релација со родот на мотивирачките именки. Во македонскиот јазик граматичкиот род на мотивирачките именки доследно го чуваат само деминутивите и хипокористиците од средниот род. Граматичкиот род усогласен со родот на именските бази има една група женски деминутиви и хипокористици, посебно оние со формантот *-ичка.* Меѓутоа, бројот на женските деминутиви со род идентичен со родот на нивните зборообразувачки бази во речничкиот материјал е помал од бројот на деминутиви деривирани од женските именки со промена на родот од женски во среден. Помалку бројни

се македонските машки деминутиви и хипокористици кои го чуваат родот на мотивирачките именки. Токму во однос на деривацијата на деминутивите и хипокористиците од машките бази најјасно се гледа основната разлика меѓу македонскиот и полскиот јазик. Бидејќи сум ограничен со време, морав да ги прескокнам другите проблеми важни за македонско-полската конфронтација. Најважен меѓу нив е проблемот на деталниот семантички опис на деминутивите со конфронтативен пристап, проблемите на второстепените деминутиви и хипокористици во македонскиот во конфронтација со полскиот јазик и функционирањето на овој тип формации во македонскиот и полскиот јазик.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

**Кирилица**

Велева С., 2006., Тенденции во зборообразувањето во македонскиот јазик, Скопје.

Бидоески Б., 1998-1999, Диалектите на македонскиот јазик, т. 1-3, Скопје.

Конески Б., 1987, Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје.

Конески К., 1995, Зборообразувањето во современиот македонски јазик, Скопје.

Марков Б., 1969, Наставки со експресивно значење кај именките, „Годишен зборник на Филолошкиот факултет на Универзитетот во Скопје", књ. 21, стр. 245-300.

Пјанка В., 2002, Потеклото и развојот на граматучка категорија род во словенски јазици, „Македонски јазик", LIII, Скопје, стр. 28-53.

RMJ - Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања, Ред. Б. Конески, т. 1-3, Скопје 1961-1965.

**Латиница**

GWJP - Gramatyka współczesnego języka polskiego. Morfologia, 1998, Pod redakcją R. Grzegorczykowej, R. Laskowskiego, H. Wróbla, Wydanie drugie, zmienione, Warszawa.

Heltberg K., 1964, O deminutywach i augmentatywach, „Prace Filologiczne", 18, cz. 2, s. 93-102.

Kreja B.,1969, Słowotwórstwo rzeczowników ekspresywnych. Formacje na *-ik*, *-k-*, *-isko* i *-ina*, Gdańsk.

Laskowski R., 1966, Derywacja rzeczowników w dialektach laskich, cz.1, Wrocław.

Pianka W., 1975, Macedońskie imiona osobowe kotliny Azot, Warszawa.

Siatkowska E., 1967, Deminutywa rzeczownikowe we współczesnych literackich językach zachodniosłowiańskich, „Studia z Filologii Polskiej i Słowiańskiej", 6, Warszawa, s. 157-170.

Sokołowski J., 2000, Słowiańskie derywaty imienne z przyimkiem negacji w podstawie słowotwórczej, „Acta Universitatis Wratislaviensis", No 2228, Slavica Wratislaviensia CX, Wrocław.

Sokołowski J., 2005, Z problematyki opisu konfrontatywnego deminutywów w języku macedońskim i polskim (na tle innych języków słowiańskich), [w:] Wyraz i zdanie w językach słowiańskich, 5, Opis, konfrontacja, przekład, „Slavica Wratislaviensia" CXXXIII, Wrocław, s. 339-342.

Sokołowski J., 2007, Mechanizmy deminucji i hipokoryzacji w języku macedońskim i polskim na tle innych języków słowiańskich, [w:], Z olskich studiów slawistycznych, Seria 11, Językoznawstwo, Prace na XIV Międzynarodowy Kongres Slawistów w Ochrydzie 2008, red. Z. Rudnik-Karwatowa i in., Warszawa, s. 212-219.

Topolińska Z., 1995, Zarys gramatyki języka macedońskiego, Kraków. Topolińska Z., Vidoeski B., 1984, Polski-macedoński. Gramatyka konfrontatywna (zarys problematyki), Zeszyt 1, Wprowadzenie, Wrocław.

Второ: во контекст на првото, според наше мислење, не е случајно што Хајне непосредно по објавувањето на циклусот песни *Lyrisches Intermezzo* (*Лирски интермецо*) во писмо адресирано до Карл Имерман[9] од 1823 година го обелоденува својот став во однос на конфронтацијата на поетот со содржините опеани во своите песни. Во тој допис, којшто е постхумно објавен, а ја тангира проблематиката сврзана со разобличувањето на интенцијата на авторот, Хајне се залага за дискретен пристап кон уметничкото дело, барем сè додека е жив авторот, бидејќи во спротивно вели тој:

> [...] Се обесчестува песната, се распарчува нејзиниот таинствен превез ако навистина се докаже влијанието на сторијата [на авторот][10]; се скврнави песната ако по грешка ѝ се наметне такво влијание. А колку малку соодветствува надворешното скеле на нашата сторија со нашата вистинска, внатрешна сторија! Кај мене барем тоа никогаш не соодветствувало. (Heine an Immermann, 10.06.1823, HHP Bd. 20: 93, Brief Nr. 64; превод С.С.)

Забранетото либе, според индициите во литературата, се работи за неговата братучетка по име Амалија, ќерка на неговиот имотен стрико, Саломон Хајне, што подробно ја запознава за време на неговиот престој во Хамбург, станува недостижно за лирското *јас* и се опева во смисла на возвишена платонска љубов,[11] одбивајќи ја, во духот на романтичарската школа, телесната љубов. Алузии на телесно-тактилен план, како што се гушкањето (*Der Ritter umschlingt sie mit Liebemacht*, Prolog) / *Ја гушка тој силно во поривот врел,* пролог), целивањето на усните (*Doch wenn ich küsse deinen Mund, so werd ich ganz und gar gesund*, 4 / *Но штом ти уста целивав, Тогај сум веќе сосем здрав* 4; *Sie weiß nicht, wie süß deine Küsse sind und wie sie beseligend brennen,* 15 / *Не знаат само бакнежот твој колку е сладок и како пече*, 16), допирот на образот на саканата (*Lehn meine Wang' an deine Wang'*, 6 / *Допри го образот до мојот образ*, 6) и др. наликуваат повеќе на производ на поетовата фантазија и имагинација,

---

[9] Карл Леберехт Имерман (Karl Leberecht Immermann, *24.4.1796 во Магдебург; † 25.8.1840 во Диселдорф) е германски писател, поет и драматург (Wilpert 1988: 386).

[10] Оригинал: Geschichte; лична сторија, животен пат на поетот.

[11] Од друга страна, пак, на индиректен начин Хајне го иронизира и го исмејува ликот на дворскиот советник (Hofrat) кој ја величи платонската љубов, наспрема жена (Hofrätin) му која очигледно ги претпочита телесните задоволства. Контрастот меѓу овие два лика Конески совршено го потцртува со изборот и со римата на ономатопејски мотивираните глаголи *грофна* (во оригиналот неутрално: *sprechen/ говори)* и *офна* (*seufzen*), препишувајќи му на дворскиот советник асексуални анимални својства, додека „госпојцата" *офтајќи* дури двапати во препевот („ах-ах") наспрема оригиналот („Ach!"), категорично го отфрла мислењето на сопруга си (Heine L / Конески 56).

одошто на реален љубовен чин. Од друга страна, пак, на индиректен начин Хајне го иронизира и го исмејува ликот на дворскиот советник (Hofrat), кој ја величи платонската љубов наспрема жена (Hofrätin) му која очигледно ги претпочита телесните задоволства. Контрастот меѓу овие два лика, Конески совршено го потцртува со изборот и со римата на ономатопејски мотивираните глаголи *ѓрофна* (во оригиналот неутрално: *sprechen/ ѓовори)* и *офна* (*seufzen*), препишувајќи му на дворскиот советник асексуални анимални својства, додека „госпојцата“ (*офтајќи* дури двапати во препевот („ах-ах“), наспрема еднаш во оригиналот („Ach!“)), која децидно го потценува мислењето на сопруга си, се претставува како женски лик со отворена желба за сексулано-љубовни авантури.

L
*„Die Liebe muß sein platonisch“,*
*Der dürre Hofrat sprach,*
*Die Hofrätin lächelt ironisch,*
*Und dennoch seufzte sie „Ach“.*

56
*„Платонска љубов јас ценам“,*
*Дворскиот советник* ***ѓрофна.***
*Криво се насмевна жена му,*
*Но сепак „ах-ах“ –* ***офна.***
(истакнување со масни букви С.С.)

Лирското „јас“ уште во прологот се понижува до таа мера пред својата сакана-недостижна, што се прекорува себеси како „страдалник клет“ којшто донкихотски талка низ светот.

***Prolog***
*Es war mal ein Ritter trübselig und* ***st****umm,*
*Mit hohlen,* ***sch****neeweißen Wangen;*
*Er* ***sch****wankte und* ***sch****lenderte* ***sch****lotternd herum,*
*In dumpfen Träumen befangen.*
*Er war so hölzern, so täppisch, so links,*
*Die Blümlein und Mägdlein die kicherten rings,*
*Wenn er* ***st****olpernd vorbeigegangen.*

***Пролоѓ***
*Си бил еден ритер, бил страдалник клет,*
*Во мртвило ликот му ст****инел****.*
*Се* ***штуткал****, се плет****кал****, по белиов свет,*
*Во соништа заблуден ѓ****инел.***
*Тој толку бил здрвен и заѓубен сет,*
*Цвеќињата лични, момињата вред*
*Се смееле каде што ми****нел****.*

(истакнување со масни букви С.С.)

Алитерацијата во оригиналот на Хајне (*schwankte, schlenderte schlotternd, stolpernd, stumm, schneeweiß*) која извонредно придонесува за ритмизација на зашеметеноста на ритерот, се отсликува во македонскиот препев со *л*-формата кај глаголите, сугерирајќи овде разиграност и палавост: *штуткал, плеткал, стинел, ѓинел, минел* – станува збор за двосложни ритмички стапки во трохеј.

Подредената позиција на оној што љуби, на оној што не може да ги совлада своите чувства, та следствено станува предмет на немилосрден потсмев, на манипулација во рацете на саканата, доаѓа до израз и во следната строфа од прологот, во којашто како во оригиналот така и во препевот се користат експресивни, крути супстантивизации, несвојствени за лирската реч, со цел да го подвлечат контрастот меѓу оној што љуби, а и (се) губи, и релативната рамнодушност и ладнокрвност на оној што е љубен. За описот на ритарот во оригиналот на Хајне се користат супстантивизациите *der Hölzerne, der Blasse, der Blöde*; во препевот на Конески *дрвениоӣ,*[12] *засӣаниоӣ, бледниоӣ,* при што Конески, користејќи го поимот *засӣаниоӣ,* наместо *ӣлуӣавиоӣ* (der Blöde), ја релативизира ограниченоста на ритарот.

| **Prolog** | **Пролог** |
|---|---|
| *Der Ritter umschlingt sie mit Liebesmacht,* | *Ја ӣушка ӣој силно во ӣоривоӣ врел,* |
| ***Der Hölzerne** steht jetzt im Feuer,* | ***Дрвениоӣ** еве кај ӣори,* |
| ***Der Blasse** errötet, der Träumer erwacht,* | ***Засӣаниоӣ** буден, смеӣениоӣ смел* |
| ***Der Blöde** wird freier und freier.* | *И **бледниоӣ** – румен се сӣори.* |
| *Sie aber, sie hat ihn gar schalkhaft geneckt,* | *А неа ӣак занес за иӣра ја зел.* |
| *Sie hat ihm ganz leise den Kopf bedeckt* | *Му ӣрекрива ӣлава со ӣревезоӣ бел* |
| *Mit dem weißen, demantenen Schleier.* | *И задирно нешӣо му збори.* |

(истакнување со масни букви С.С.)

Разиграноста на оригиналот и на препевот се постигнува и со прилично идентичниот број слогови, кој повремено отстапува само за еден слог. Наизменично се менуваат 10/11 слогови наспрема 8/9 слогови во оригиналот и во препевот.

Љубовната заслепеност и очајничкиот љубовен јад – поддржани од лексемите *заблудан, заӣубен, заслеӣен* итн., коишто се користат во препевот на Конески – се емоции што се опеани во прологот, а го претставуваат, всушност, крајот од почетокот, односно се флешбек, резигнација на неостварената љубов.

---

[12] Конески: *Дрвениоӣ еве кај ӣори*; дрвото во огнот целосно изгорува. Во еден миг помисливме дека можеби „здрвениот" ќе беше подобро преводно решение, но потем стана јасно дека *дрвениоӣ* (дрвото) целосно гори, а *здрвениоӣ* (вкочанетиот) и не мора да изгори.

## Песна 1

Вистинските среќни моменти на лирското „јас“, почетокот на љубовната романса, се означува симболички со песната број 1 во којашто поетот се навраќа на првите нежни љубовни знаци, на првото избувнување на чувстото на привлечност (па дури може да се каже и на еротика), на копнежот кон саканата што се раѓаат во „чудниот месец мај“ (1) / „im wunderschönen Monat Mai“ (I).[13]

Пролетта, будењето на природата означено со раскошната метафора на расцутените пролетни пупки (*Als alle Knospen sprangen* (I), *Цуѿени ӣуӣкиѿе беа* (1)), во македонскиот дури и во двозначна форма на поимот *ӣуӣка* – во природата, кај растенијата, но и пупката на дојката што ја потхранува и онака еротичната атмосфера – се поистоветува со будењето на „љубовта“, инаку познат мотив во литературата, во поезијата, па дури може да се каже и во емпиријата на секое живо суштество независно од неговата возраст.

| I | 1 |
|---|---|
| *Im wunderschönen Monat Mai,* | *Беше во чудниоѿ месец мај,* |
| *Als alle Knospen sprangen,* | *Цуѿени ӣуӣкиѿе беа,* |
| *Da ist in meinem Herzen* | *Тоӣај во срцево мое* |
| *Die Liebe aufgegangen.* | *Уӣојна љубов се влеа.* |
| | |
| *Im wunderschönen Monat Mai,* | *Беше во чудниоѿ месец мај,* |
| *Als alle Vögel sangen,* | *Пееја ӣѿициѿе милно,* |
| *Da hab ich ihr gestanden* | *Тоӣај ѝ ӣризнав дека* |
| *Mein Sehnen und Verlangen.* | *По неа коӣнеам вилно.* |

## 3. Јазичниот пејзаж во оригиналот и во препевот

„Иако се работи за лирски пејзаж кој ни одблиску не се исцрпува со поимот за пејзаж во природата, иако на основниот фон на овој поетски свет доминираат болката и трагиката, сепак, ...“ (Радически 1983: 113) се насетуваат основни јазични контури по коишто се исцртуваат границите наспрема другите книжевни родови. Лирските текстови се разликуваат јазично-формално од прозните и од драмските текстови по својот кус израз, по својата строга форма, по содржинската густина и по својата јазична економија, односно прегнантност во изразот. Строгата поставеност на лирската песна во строфи неизбежно се конфронтира со

[13] Определбата на Конески за *„чудниоѿ“* наспрема *„ӣрекрасниоѿ“ месец мај* во оригиналот се должи, веројатно, на интенцијата да се внесе дополнителна таинственост во описот на феноменот *љубов*.

типичните лирски признаци како што се римата, метарот и лексиката и бара компромисни решенија во полза на едното, а на штета на другото. Така, со цел да се зачува метриката (ритамот на стиховите, како и бројот и должината на слоговите, должина и ритмичка поврзаност на стиховите), Конески во препевот испрекинатата рима (абвб) хиерархиски ја поставува над содржината, вршејќи извесно преуредување на стиховите, односно модификација на исказот.

Како пример ќе ја наведеме 62-та песна (LXII) од оригиналот на Хајне, а 67-та песна во препевот на Конески.

| | |
|---|---|
| LXII | 67 |
| *Am Kreuzweg wird begraben* | *Тој ӣука мира нашол* |
| *Wer selber sich brachte um;* | *Шӣо сам се оӣеӣал.* |
| *Dort wächst eine blaue Blume,* | *На расӣаќе над ӷробоӣ* |
| *Die* ***Armesünderblum.*** | *Му расӣе* ***цвеӣец мал.*** |
| *Am Kreuzweg stand ich und seufzte;* | *Ноќ сӣудна, нема. Трӣнам* |
| *Die Nacht war kalt und stumm.* | *На расӣаќе од жал.* |
| *Im Mondschein bewegte sich langsam* | *При лунен сјај се нишка* |
| *Die Armesünderblum.* | *Тој цвеӣец сињ и мал.* |
| | (истакнување со масни букви С.С.) |

Поистоветувајќи ги страданијата на вљубениот со оние на Исус на крстоносниот пат (Kreuzweg) кон Голгота, Хајне во германскиот оригинал (LXII) симболички го посочува погребот на страдалникот, откако тој во својата безизлезност сам посегнал по својот живот, [14]додека Конески фразеолошки гробот го оквалификува како место каде што тој нашол вечен мир (= letzte Ruhestätte). Конески го внесува овој елемент во првиот стих (*Тој ӣука мира нашол*, 67) во интерес на ритмиката, а и веројатно сакајќи да ја имитира отстапката од римата во оригиналот, бидејќи првиот и третиот стих од строфите во оригиналот на Хајне не се римуваат.

Комплексната формација *Armesünderblum* претставува лексичко очудување формирано ад-хок од Хајне, по аналогија на *Armesünderglocke* „ѕвоно / камбана што ѕвонело / чукала за „јадните грешници“, оние што биле осудени на смрт, изедначувајќи го на тој начин оној што љуби со осудениот на смрт, односно со трагичен лик. Губитничката компонента на страсниот љубовник Конески се обидува да ја пренесе со помош на деминутивно-хипокористичната форма *цвеӣец* во македонскиот, додавајќи го во постпозиција всушност редундантниот епитет *мал*, кој придонесува за засилување на значењето, односно за смалување на достоинството и на подреденоста на оној што љуби.

[14] Самоубиството како романтичарски, односно мотив на „штурм и дранг“ за излез од љубовниот јад, е познат мотив и кај други автори, сп. Гете *Сӣраданијаӣа на младиоӣ Верӣер (Die Leiden des jungen Werther).*

Во духот на народното творештво Хајне во оригиналот (*Lyrisches Intermezzo*), а и Конески во препевот (*Лирски интермецо*), се определуваат за композиција песни составени, пред сè, од строфи од четири стиха (катрен) со испрекината рима (абвб), што претставува модификација на вкрстената рима (абаб), симболизирајќи го вкрстувањето, преплетувањето на двете љубовни души, вечно, доживотно и задгробно, соединети во совршено хармонично единство од натприродна невидлива сила, зашто, според верувањето на Хајне, вистинските бесмртни љубовни парови се создаат во небесата, како сакрална одлука донесена од Бога, а не од човекот и под притисок на општествените норми.

Токму затоа, сакајќи да ги избегне овоземните ограничувања лирско „јас“ во својата безизлезна ситуација, посакува фиктивно реобединување со саканата во задгробниот живот каде што ќе ја чека и вечно ќе биде со неа.

| | |
|---|---|
| LXV | 69 |
| *Wißt ihr warum der Sarg wohl* | *А зошто толку тој ковчег* |
| *So groß und schwer mag **sein**?* | *Да биде голем, да **тежи**?* |
| *Ich legt auch meine Liebe* | *Дека и љубовта моја* |
| *Und meinen Schmerz **hinein.*** | *И жалот внатре ќе **лежи**.* |
| | (истакнување со масни букви С.С.) |

Со цел доследно да се запази римата низ целиот препев, Конески се одлучува за елипса[15] на одредени поими кои не може да ги вгради во препевот, како на пр. во песната бр. 3 каде што го исфрлил *сонцето* (die Sonne) од препевот (истакнување со масни букви С.С.).

| | |
|---|---|
| III | 3 |
| *Die Rose, die Lilie, die Taube, **die Sonne,*** | *Лилија, ружа и галаба бела,* |
| *Die liebt ich einst alle in Liebeswonne.* | *Тие ми беа љубовта цела,* |
| *Ich lieb sie nicht mehr, ich liebe alleine* | *Но не се веќе, јас љубам силно* |
| *Die Kleine, die Feine, die Reine, die Eine;* | *Едничко моме, лично и милно;* |
| *Sie selber, aller Liebe Bronne,* | *Таа што сево срце го зела,* |
| *Ist Rose und Lilie und Taube und Sonne.* | *Ружа е, лилија и галаба цела.* |

Разиграноста и леснотијата на ритамот на песната јасно ја отсликуваат неизмерната егзалтација при помислата на саканата, ја

[15] За елипсата и за дистаксата кај Конески види поопширно кај Бановиќ-Марковска (1999: 35-38).

рефлектираат напнатата возбуденост, восхитеност, воодушевеност којашто се преточува и се овековечува во песната како „танц на срцето“ преку едноставна, некомплексна слоговна структура на лексиката во оригиналот (на пр., *Welt, Au, blau, lau* (31); *Grab, Gruft, Qual* (32), *Brust, Weh* (40) и др.) и во препевот. Пред сѐ, во македонскиот препев преовладуваат едно- и двосложни лексички единици од изведен бессуфиксален (*лик* (пролог, 19, 52), *ек* (пролог), *глас* (пролог, 43), *пој* (пролог), *глед* (5, 10, 68), *јад* (4), *лек* (9), *зрак* (10, 52, 68), *мрак* (10, 60, 68), *цвет* (10), *жал* (10, 12, 66, 67), *јад* (19, 45), *сон* (19, 58, 62), *студ* (29), *пек* (29, 46), *зов* (34), *чмај* (35), *ред* (36), *блед* (36), *смев* (38), *спас* (43), *вик* (45), *пат* (45), *тек* (46), *лет* (46), *ред* (48), *коб* (52), *плач* (55, 62), *сјај* (60), *страв* (60), *прав* (60), како и од неизведен карактер (именки: *кат* (пролог), *час* (пролог), *праг* (пролог), *миг* (пролог, 52, 45), *мај* (1), *око/очи* (4), *крал* (10), *свет* (16), *маж* (18), *крај* (18, 35, 55, 60), *Бог* (29), *лем* (34), *кров* (34), *бор* (35), *моќ* (52), *ноќ* (52, 65), *гроб* (52, 58), *број* (53), *леб* (53); придавки: *клет* (пролог, 16, 46, 68), *свет* (пролог), *врел* (пролог), *смел* (пролог), *бел* (пролог), *мек* (пролог, 10), *див* (4), *драг* (52), *слеп* (53), *мал* (67).

Чести се, исто така, и редукциите на граматички (*Und wüßten's* (wüßten es) *die Blumen; Und wüßten's* (wüßten es) *die Nachtigallen, Die alle können's* (können es) *nicht wissen, Die goldnen* (goldenen) *Sternelein* (32); *Mach* (Manches) *Bild vergessener Zeiten* (38); *Hör'* (Höre) *ich das Liedchen klingen* (40) и др.) и на лексички план: *Lehn meine Wang'* (Wange) *an deine Wang'* (Wange) (6); *Mein süßes Lieb* (Liebe), *wenn du im Grab* (32); *Ich einst gelebet hab* (habe), *Wandelt ich über die Brück'* (Brücke) (38); *Hinauf zur Waldeshöh'* (Waldeshöhe) (40) и др.; во препевот на Конески: *Некој поет в ум го кроел* (17); *Ѕвездите в сиња лака* (8); *Како богиња в бран залулана* (18); *За тоа што го чувам в потај* (37); *Та срцево писка в јад* (38); *И кога солзите наши ко река во огнот силен ќе ливнат* (6). Со иницирањето на предлошка фраза со скратената форма на предлогот *во / в* не само што се намалува слоговната структура на фразата ами се избегнува и членувањето на именката-носител на фразата: *Некој поет во умот го кроел*. Од истите причини, Конески во повеќе наврати во духот на „традицијата на народното пеење“ (Вангелов, во: Конески 1981: 23) се определува за покуси и за поархаични, а повремено и за дијалектни лексеми, како на пр. *галаба* (3), наместо *гулабица*; *граматик* (8) наместо *граматика*; *вапири* (17) наместо *вампири*; *убост* (18) наместо *убавина, личотија* и др. Во иста насока се движи и употребата на деминутивно-хипокористични образувања користени во оригиналот и во препевот за личниот опис на саканата.

| XXXII | 32 |
|---|---|
| *Die blauen Veilchen der* ***Äugelein,*** | *Сињи темјанушки се* ***очињата****,* |
| *Die roten Rosen der* ***Wängelein,*** | *Црвени ружи* ***обравчињата****,* |
| *Die weißen Lilien der* ***Händchen*** | *Лилии снежни* ***рачичките*** *нежни,* |

| | |
|---|---|
| *klein,* | *Тие сѐ цветат,сѐ пролетта трае.* |
| *Die blühen und blühen noch immerfort,* | *Само **срценцето** исушено чмае.* |
| *Und nur das **Herzchen** ist verdorrt.* | (истакнување со масни букви С.С.) |

## 4. Заклучок

Со оглед на екстремно комплексната структура и должина на циклусот од 65 љубовни песни насловен како *Lyrisches Intermezzo* во оригинално издание на германскиот поет од 19 век, Хајнрих Хајне, а во препев на македонски јазик од Блаже Конески под наслов *Лирско интермецо,* во нашиов реферат се обидовме да ги обоиме, а делумно само ги контурираме најклучните елементи на јазичниот пејзаж, како што се: слоговната структура, римата, метарот, ритамот, лексиката, а периферно се опфатени и некои стилски фигури. Заклучно можеме да кажеме дека оригиналот на Хајне и препевот на Конески совршено, со поетска леснотија, ја исполнуваат својата задача да го пренесат љубовниот порив од германски на македонски јазик, кој, колку што е едноставен, толку е и загадочен.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

**Германска литература:**

Beutin, Wolfgang et al. (Hrsg.) (1979): *Deutsche Literaturgeschichte. Von den Anfängen bis zur Gegenwart*. Stuttgart: J.B. Metzler.

Dümling, Albrecht (Hrsg.) (1981): *Heinrich Heine, vertont von Robert Schumann.* Herausgegeben und kommentiert von Albrecht Dümling. (=Lied und Lyrik). München: Kindler.

Heine, Heinrich (1975): *Buch der Lieder*. Werke Bd. 1. Bearb. von Pierre Grappin. Hamburg: Hoffmann & Campe.

Heinrich-Heine-Portal (=HHP), Bd. 20, S. 93. www.hhp.uni-trier.de

Schwarz-Friesel, Monika (2007): *Sprache und Emotion*. Tübingen: Francke.

Simoska, Silvana (2012): „Ethisch-moralische Grundsätze als Interaktionsparameter in der Translationstheorie und -praxis am Beispiel der Translationssituation in Mazedonien“, in: Annette Đurovic (Hrsg.), *Freiheit und Verantwortung, Ethik und Moral in der Translation*. Belgrad: Universität Belgrad (im Druck).

Wilpert, Gero von (1988): *Deutsches Dichterlexikon: Biographisch-bibliographisches Handwörterbuch zur deutschen Literaturgeschichte*. Bd. 288. Stuttgart: Kröner.

Winko, Simone (2003): *Kodierte Gefühle. Zu einer Poetik der Emotionen in lyrischen und poetologischen Texten um 1900*. Berlin: Schmidt.

**Македонска литература:**

Бановиќ-Марковска, Ангелина (1999): *Интерпретативни страте-гии: теориско-критички есеи*. Скопје: Ѓурѓа.

Ивановиќ, Радомир (1988): *Дијалог со делото: студии и огледи за македонската книжевност*. [превод од српскохрватски Борислав Наумовски]. Скопје: Наша книга.

Конески, Блаже (1981): *Места и мигови*. Скопје: Мисла.

Конески, Блаже (1990): *Песни и препеви*. Јубилејно издание. Скопје: Култура.

Матевски, Матеја (2005): *Светлината на зборот*. Скопје: Матица.

Михајловски, Драги (2002): *Под Вавилон. Задачата на преведувачот*. Скопје: Каприкорнус.

Радически, Науме (1983): *Критички интерпретации на младата македонска литература*. Скопје: Студентски збор.

Тодоровски, Гане (2007): *Македонската литература во XX век*. Скопје: Матица.

Silvana Simoska

## IM WUNDERSCHÖNEN MONAT MAI: DIE SPRACHLICHE LANDSCHAFT DES *LYRISCHEN INTERMEZZOS* VON HEINRICH HEINE IM VERGLEICH ZUR MAKEDONISCHEN ÜBERSETZUNG *ЛИРСКИ ИНТЕРМЕЦО* VON BLAŽE KONESKI

*(Zusammenfassung)*

Im vorliegenden Beitrag wird fragmentarisch der Versuch unternommen, die encodierte Emotion *Liebe* in der sprachlichen Landschaft des Gedichtzyklus *Lyrisches Intermezzo* (1820/1821) von Heinrich Heine, die aus Gründen gesellschaftlicher Zwänge - man geht davon aus, dass es sich bei der verheirateten Geliebten um seine Cousine Amalie gehandelt hat - unerwidert bleibt, in makedonischer Übersetzung von Blaže Koneski (1952) nachzuvollziehen. Im Vordergrund stehen die Übersetzungsstrategien und Adaptationsprozesse Koneskis, die er in Anlehnung an Heines volkstümlichem dichterischen Stil durch sprachliche Formen, die teils in der makedonischen Volkssprache (Reduktionen, Dialektalismen, Archaismen, Diminutiva, Hypokoristika) teils allgemein literaturwissenschaftlich (Klammer)Reim, Rhythmus, Metrik sowie rhetorische Mittel) etabliert sind, textadäquat umsetzt und somit zur überzeugenden Übertragung emotionaler G.

*Мирјана Алексоска-Чкаӣроска*

# ФРАНЦУСКИТЕ ЗАЕМКИ ВО *РЕЧНИКОТ НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК* НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ И ВО *ТОЛКОВНИОТ РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

## 1. Вовед

Нашава анализа се темели на истражувачките резултати до коишто дојдовме при изработката на нашиот магистерски труд насловен *L'emprunt français en macédonien*, Université de la Sorbonne Nouvelle Paris III [*Француската заемка во македонскиоӣ јазик*, Универзитет Нова Сорбона Париз III] во 1995 и на докторската дисертација *Романизмиӣе во македонскиоӣ јазик*, Филолошки факултет „Блаже Конески" – Скопје, одбранет во 2005 и објавен во 2010[1].

Поточно, за целите на овој труд, нашата анализа се концентрира на застапеноста на француските заемки во *Речникоӣ на македонскиоӣ јазик со срӣско-хрваӣски ӣолкувања* на Блаже Конески (1986) (во текстот *РМЈ*) и во *Толковниоӣ речник на македонскиоӣ јазик*, Том 1, букви А-Ж, (2003) (во текстот *ТРМЈ*). Мораме да прецизираме дека при подготовката на докторската дисертација успеавме да го исцрпиме само првиот том на *ТРМЈ*, бидејќи во тој момент другите изданија сè уште не беа издадени, а во меѓувреме не успеавме да ги исцрпиме другите објавени томови. Сепак сметаме дека споредбата и анализата на *РМЈ* на Блаже Конески и првиот том на *ТРМЈ* ќе ни ги обезбедат главните согледувања и заклучоци кога станува збор за застапеноста на француската заемка во овие два труда, причините за нивното присуство или отсуство, мотивација на лексикографите за нивното попишување, семантичкото ниво на анализа и неологизмите.

Како дополнение на нашето истражување, со цел да се потврдат нашите хипотези за застапеноста на француската заемка во македонскиот јазик, користевме и други лексикографски трудови, особено *Современиоӣ лексикон на сӣрански зборови и изрази* (1990) (во текстот *СЛСЗИ*) и *Правоӣисоӣ на македонскиоӣ лиӣераӣурен јазик* (1986) (во текстот *ПМЛЈ*).

---

[1] Алексоска-Чкатроска, М. (2005). *Романизмиӣе во македонскиоӣ јазик, Прилоӣ кон еӣимолошкиӣе исӣражувања за македонскиоӣ јазик.*

2. Статистички резултати за застапеноста на француските заемки во *РМЈ* и во *ТРМЈ*

Во нашата докторска дисертација дојдовме до следните статистички резултати:

– заемки од латинскиот јазик – балкански латинитет: 143
– заемки од романскиот јазик : 256
– заемки од францускиот јазик : 2064
– заемки од италијанскиот јазик : 752
– заемки од шпанскиот јазик : 83
– заемки од португалскиот јазик : 23

или вкупно 3178 попишани романизми во македонскиот јазик и 143 заемки од балканскиот латинитет. Според горенаведените податоци, забележуваме дека заемките од француско потекло се најбројни во споредба со другите романски јазици.

Сепак, треба да нагласиме дека во македонскиот јазик секој ден навлегуваат и се употребуваат нови странски зборови, така што овие податоци во врска со романизмите во македонскиот јазик треба постојано да се ревидираат и да се ажурираат имајќи ја предвид постојаната еволуција и збогатување на македонскиот јазик.

Од друга страна, мора да нагласиме дека овие статистики не го земаат предвид големиот број на латинизми, на изведени зборови во македонскиот јазик врз основа на романизмите[2], како и на релатинизираните форми (особено придавките)[3] коишто при процесот на адаптација на заемката добиваат облик којшто е поблизок до латинската форма отколку до францусаката или друга романска форма. Во овој дел мораме да нагласиме дека, при изработката на докторскиот труд, многу се колебавме дали овие облици да ги третираме како романизми или како латинизми, знаејќи сепак дека францускиот јазик е јазикот којшто влијаел и ги инспирирал овие релатинизирани облици, а не латинскиот јазик. Така, поради нашата неодлучност не ги попишавме релатинизираните форми и тие според нас претставуваат ново поле на истражување во доменот на македонистиката и заемката во македонскиот јазик. Но доколку тие се попишат и се третираат како романизми, горенаведените податоци драстично би се промениле.

Што се однесува до буквите А-Ж ги добиваме следните статистички резултати :

---

[2] Види Алексоска-Чкатроска, М., (2006), „Зборообразување во македонскиот јазик врз основа на заемки од француско потекло".

[3] Сме на став да го прифатиме размислувањето на Франолиќ, т.е. дека постои релатинизирање на зборовите : « … relatinisation lexicale ou plutôt de relatinisation des suffixes, à savoir de réfection sur le modèle latin des adjectifs empruntés au français ou à l'allemand et croatisés » (Franolic 1972 : 24).

– вкупно попишани француски заемки во *РМЈ*, *ТРМЈ*, *СЛСЗИ*[4], *ПМЛЈ*: 717
– француски заемки застапени во *РМЈ* : 413
– француски заемки застапени во *ТРМЈ* : 577
– француски заемки застапени во *СЛСЗИ*: 561
– француски заемки застапени во *ПМЛЈ*: 449
– француски заемки застапени во *ТРМЈ*, но незастапени во *РМЈ*: 187
– Француски заемки застапени во *РМЈ*, но незастапени во *ТРМЈ*: 23
– Француски заемки застапени само во *СЛСЗИ*, но незастапени во *РМЈ* и *ТРМЈ*: 95
- француски заемки што сме ги попишале: 12

Врз основа на анализата на корпусот, забележуваме дека при изработката на *ТРМЈ* се јавуваат 187 нови заемки во буквите А-Ж, од коишто повеќето се јавуваат и во *СЛСЗИ*.

Но исто така, мораме да констатираме дека француските заемки од *РМЈ* што не биле земени предвид при изработката на *ТРМЈ* се во помал број, така што *ТРМЈ* е поцелосен лексикографски труд. Сметаме дека *РМЈ* бил доста богат речник што се однесува до заемките од француско потекло, а според тоа и до заемките од другите странски јазици.

3. Застапеност на француските заемки во неколку лексикографски трудови

3. 1. Француски заемки застапени во *ТРМЈ*, но незастапени во *РМЈ* (А-Ж)

ажурира, ажур, абонација, абонамент, афиш, афиша, акциза, актер, актерка, алијанса, алиментација, алтруистика, амбасадорка, амортизер, ампер, анфас, ан фас, ангро, анимира, аниматор, аниматорка, анис, анкетар, анкетарка, антанта, антитело, апанажа, апоен, аранжер, аранжерка, арбитрира, арго, аспирин, аспирантка, авантуристка, аверс, банализација, бандажира, бандаж, бандерола, бараж, бежов, бесеже, бетонмешалка, бижутерија, биде, биготизам, бинокл, бирократизам, бирократизира, биста, бистро, бизарен, бланшира 1, бланшира 2, бланш, блиндира, блондинка, боем, болид, бонтон, бонвиван, бордел, бордеро, бордо, бордура, бранша, брикетира, брикет, брилира, брилијантин, брош, брошка, буљон, буржујка, бурет, бутик, вандал, ведета, вел, велар, виртуелен, витраж, визионерка, визир, воајер, водоинсталатер, вокалист, вокалистка, вокализа, волунтарист, волунтаризам, гаф, галантеристка, галантерист, гарнир, гел, гепард, глисер, гро-план, дадаизам, деизам, де-, дешифрира, деши-

[4] *Современ лексикон на странски зборови и изрази* на Љубо Миќуновиќ беше единствениот лексикографски труд во СФРЈ напишан на македонски јазик и консултиран од повеќето Македонци. Сепак треба да нагласиме дека станува збор за труд преведен од српскохрватскиот и во одредени делови на дефинициите или на попишаните зборови се чувствува интерференција.

франт, дешифрантка, деби, дебакл, дебитантка, деблокира, дефетист, дефетизам, декласира, декодира, демаркација, демисионира, демоде, демодира (се), демодиран, демолира, демонтажа, дентист, дентистка, депанданс, департман, депласира, деранжира, детализира, детант, детонарор, дезенира, дезен, дезинформира, дезинформација, дезинтеграција, дезинтегрира (се), дезориентира, дезориентација, дина, дискета, дистрибутер, долгометражен, домен, драгон, драгун, дресер, дрогира (се), дрогиран, дур, ешалон, егоцентризам, егоцентрик, еклер, екранизира, екранизација, експертиза, екстериер, елитизам, емулгатор, емулзија, енклава, ентериер, епрувета, епруветка, ескадрила, еспадрили, естрада, еталон, етатист, етатизам, етатизација, етида, етикетира, еволуционистка, еволутивен, жабо, жад, жакард, жалузии, жалузини, жардиниера, жаргонизам, жартиер, жерсе, жиголо, журка

3. 2. Француски заемки застапени во *РМЈ*, но незастапени во *ТРМЈ* (А-Ж)

акомпанира, акушира, аранжман, артикал, асанација, авансцена, беретка, билијардо, бус, вагабонтин, вала, виолет, виолетка, витализам, вокализам, гарнирунг, гише, гутурален, депешира, депорт, дисонанс, дрогерист, жандарма

3. 3. Француски заемки застапени само во *СЛСЗИ*, но незастапени во *РМЈ* и во *ТРМЈ* (А-Ж)

а ла карт, а пропо, абандон, абонман, акордант, акордатор, алувијален, ан женерал, ан блок, ан пасан, антр ну, апропо, арондисман, асамблеја, авалира, авалист, авал, авангардист, авангардизам, авансман, ави(о)-, авиопарк, автогравира, автоконтрола, автопилот, балансе, балотира, балотажа, балустрада, банкротер, баражира, баража, беж, бегонија, белви, бижу, бигот, бизар, бобина, бомбарда, бринет, бушон, букинист, вагон-ли, вагон-ресторан, виконтеса, визави, визон, волтажа, габарит, галант, гарсон, гран-при, гросерија, гувернал, дадаист, дешифрат, дебаланс, дегажира, дегутира, дегутантен, делимитација, деложира, демаркира, деодоранс, депласман, депоситер, деранжман, дератизација, деталист, девалоризира, девалоризација, дезодоранс, директ, директриса, дирижабл, дискреционен, дискредитација, дискредитирање, дивиденд, дивизионизам, дивизионер, дражеј, драп, ед-мемоар, егализира, егализација, ескивира, етаблира, евентуалии, жакерија, жардин, жипон, журнализам

3. 4. Француски заемки што сме ги попишале – неологизми

апостил, апарте, -age, афишира (се), брутализира, багет, волонтира, гаражира, директно, евалуира, евалуација, ендивија,

4. Причини за застапеноста на француската заемка во *ТРМЈ*

Споредбата и анализата на лексикографските трудови наметнуваат заклучок дека повеќето заемки од *РМЈ* остануваат и во новиот лексикографски труд на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков", така што Блаже Конески речиси целосно ги регистрирал француските заемки при редакцијата на првиот речник на македонскиот јазик.

Потоа, фактот што француската заемка добро е интегрирана во јазикот на фонетско, морфолошко и семантичко ниво, без да се забележи дека станува збор за туѓ елемент, укажува дека таа се смета како неприкосновен дел од македонската лексика и се третира како останатите лексеми.

Заемките претставуваат и посебен дел од лексиката што го карактеризира современиот македонски јазик и станува збор за лексеми со коишто се означуваат новите производи и предмети својствени на современото живеење од областа на техниката или технологијата, но и од другите стручни области со застапеноста на стручната терминологија. Со нив се одразуваат новите потреби на македонското современо општеството во услови на глобализацијата, комуникацијата и размената на информации, како и на новите општествени појави. Повеќето од нив се и неологизми.

5. Причини за незастапеноста на француската заемка во *РМЈ*

Според нашите општи согледувања, нема многу примери на отфрлени заемки од француско потекло од *РМЈ* во делот на анализираните букви, што сведочи дека уште при редакцијата на *РМЈ* попишана е современата лексика на македонскиот јазик. Доколку лексикографот реши да не ја попиши заемката, често се работи за дијалектна форма, за архаизам, за несоодветна форма или правопис, за интерференција од српскохрватскиот јазик, за интерференција од францускиот јазик, за неприфатена или нечеста форма во македонскиот јазик и др.

Според тоа, констатираме дека објективните причини на лексикографите се доста бројни што сведочи дека и во услови на глобализацијата и користењето на новите технологии во комуникацијата и информирањето, односно на еден нов вид на контакт меѓу јазиците и културите, македонскиот јазик успева да ги интегрира заемките од странско потекло без при тоа да настане драстично нарушување на структурата на македонскиот јазик.

6. Прикажување на дефинициите во *РМЈ* и во *ТРМЈ*

Што се однесува до семантичкиот аспект на речниците, односно до обезбедување дефиниции во *РМЈ* и во *ТРМЈ* констатираме дека пристапот е различен. Во *ТРМЈ* систематски се обезбедува дефиниција на заемката, а според нас тоа укажува дека заемката е целосно прифатена во македонскиот јазик. Тоа не е секогаш случај во *РМЈ* каде што заемката е претставена и објаснета со истата заемка во српскохрватскиот јазик, без

да се обезбеди толкување или објаснување на зборот или пак без да се обезбеди пример или синоним. Овој пристап на *РМЈ* може исто така да укаже дека заглавниот збор / заемката можеби сé уште се перципира како неологизам[5] :

барикада *f* barikada (*РМЈ*)

но

барикада, *мн.* барикади *ж.* 1. Преграда направена од разни предмети како засолниште при улични борби. *Тој со другарите ќе направи барикади, ќе ги одбиваат јуришите на нападите.* 2. (прен.) Изложена положба во политичка борба. *Тој е секогаш прв на барикадите* (*ТРМЈ*).

Пристапот на *ТРМЈ* овозможува поголема прецизност на семантички план. Дефинициите се кратки и многу едноставни, се обезбедува едно или повеќе затврдени значења на заемката, според случајот. *ТРМЈ* речиси систематски обезбедува пример со цел да се употреби заемката во конкретен контекст за да се долови значењето. Ги попишува и изведените форми врз основа на заемката (пр. *етапа, етапен → етапност*).

Во одредени случаи *РМЈ* не секогаш ги означува хомонимните форми со броен показател, така што во ист заглавен збор се прикажуваат две хомонимни форми што доведува до конфузија, додека пак *ТРМЈ* прави разлика меѓу хомонимните форми со броен показател. Во овој контекст, сметаме дека би било многу корисно во иднина да се обезбедат лексикографски трудови во коишто ќе се наведува и етимологијата на заглавниот збор.

*ТРМЈ* регистрира повеќе фразеолошки изрази или синтагми, како и неологизмите во македонскиот јазик во споредба со *РМЈ* :

бетон → армиран бетон

дискета, дистрибутер, екранизација, виртуелен,

7. Заклучок

Како општ заклучок, констатираме дека *РМЈ* и *ТРМЈ* совршено се надополнуваат еден со друг, сведочат за меѓусебните влијанија и збогатувања, како и за контактот меѓу јазиците низ историјата, но не само за контактот меѓу македонскиот и францускиот јазик, туку и со другите европски јазици со оглед дека францускиот јазик често се јавува и како јазик посредник. Од друга страна, балканските јазици исто така се јавуваат како јазици посредници меѓу францускиот и македонскиот јазик. Во секој случај, овие лексикографски трудови се капитални дела за македонскиот јазик и за македонистиката и можат да бидат извор на нови истражувачки трудови.

[5] Дополнителни истражувања се потребни за да се проведи оваа хипотеза.

БИБЛИОГРАФИЈА:

Aleksoska, M., (1995). *L'Emprunt français en macédonien*. D.E.A. des Sciences du Langage, Directeur de recherche D. Laroche-Bouvÿ. Université de la Sorbonne Nouvelle, Paris III.

Алексоска-Чкатроска, М., (2005). *Романизмите во македонскиот јазик*. Докторска дисертација, Филолошки факултет „Блаже Конески".

Алексоска-Чкатроска, М., (2006). „Зборообразување во македонскиот јазик врз основа на заемки од француско потекло". *Јубиларен годишен зборник на Филолошкиот факултет „Блаже Конески"*, бр. 32, 13-31.

Алексоска-Чкатроска, М., (2010). *Романизмите во македонскиот јазик, Прилог кон етимолошките истражувања за македонскиот јазик*. Скопје : Универзитет „Св. Кирил и Методиј" – Скопје, Филолошки факултет "Блаже Конески".

Franolic, B., (1972). « L'adaptation morphologique des adjectifs d'origine française en croate ». *Die Welt der Slaven*, XVII, Heft 1, Böhlau Verlag Köln Wien, 18-26.

*ПМЛЈ* – Видоески, Б., Димитровски, Т., Конески, К., Тошев, К., Угринова- Скаловска, Р., (1986). *Правопис на македонскиот литературен јазик*. Скопје : Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

*РМЈ* – Конески, Б., (1986). *Речник на македонскиот јазик со српско-хрватски толкувања*. Скопје : Македонска книга, Графички завод Гоце Делчев. Со делот *Дополнение* од Б. Конески, *РМЈ*, 1697-1706.

*СЛСЗИ* – Миќуновиќ, Љ., (1990). *Современ лексикон на странски зборови и изрази*. Скопје : Наша Книга.

*ТРМЈ* – Конески, К., (2003). *Толковен речник на македонскиот јазик*, Том 1, А-Ж. Скопје : Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Mirjana Aleksoska-Chkatroska

*(Summary)*

L'objectif principal de cet article est de considérer la présence des emprunts d'origine française dans *Речникоѿ на македонскиоѿ јазик* [Dictionnaire de la langue macédonienne] de Blaze Koneski et dans *Толковниоѿ речник на македонскиоѿ јазик* [Dictionnaire analogique de la langue macédonienne] publié en plusieurs tomes ces dernières années. Par une approche comparatiste et analytique, nous déterminons le nombre d'emprunts d'origine française dans les deux ouvrages lexicographiques et identifions les raisons de leur présence ou de leur absence dans l'un ou dans l'autre dictionnaire tout en prenant en considération les motivations des lexicographes pour avoir ou non recensé un élément lexical emprunté. Nous tirons également des conclusions générales en ce qui concerne l'aspect sémantique de l'emprunt d'origine française, notamment la manière dont sont présentées les définitions pour distinguer les différences et les ressemblances du point de vue de la conception des deux ouvrages lexicographiques. L'autre objectif est de déterminer les néologismes d'origine française se manifestant ces dernières décennies dans la langue macédonienne.

*Даринка Веселинова*
*Толе Белчев*

# ЗА (НЕ)АПСОЛУТНОСТА НА ПРЕОДНОСТА КАЈ ГЛАГОЛИТЕ СПОРЕД КОНЕСКИ И ХЕЛБИГ/БУША

## Вовед

И германската граматика на Хелбиг/Буша и македонската на Конески даваат своевидни дефиниции на поимите „преодност и непреодност". Целта на овој реферат е да се утврди дали Конески и Хелбиг/Буша констатираат цврста граница меѓу овие два поима. При тоа користат различни методи, а доаѓаат до истиот резултат – дека границата меѓу овие два термина е доста кревка и се замаглува со текот на времето. Според Конески, непреодниот глагол некогаш се употребува како преоден, но со сменета смисла; непреодниот глагол некогаш станува преоден по пат на преод од еден во друг префиксиран глагол; некогаш преодноста одговара на значењето на повратната форма на глаголот; некогаш има проширување на преодноста; некогаш наместо префиксираната форма може да се сретне непрефиксирана со преодна употреба. Хелбиг/Буша, пак, зборуваат за преодни глаголи со непреодна употреба, непреодни глаголи со преодна употреба, истовременост на преодност и непреодност, средни или лажнопреодни глаголи (ниту преодни, ниту непреодни), како и за преодноста кај глаголите од аспект на апсолутноста, односно релативноста на глаголите. Овде ќе се компарираат гледиштата на Конески и Хелбиг/Буша во насока на одредување на нивните поклопувања и разидувања.

## Дефиниција

Според граматиката на Хелбиг/Буша (2001), поделбата на преодни и непреодни глаголи произлегува од односот на глаголот кон директниот предмет и од посебната позиција на директниот предмет. Така, преодни глаголи се оние покрај кои може да стои директен предмет, а кој станува субјект при трансформацијата во пасив: *besuchen, senden, verweisen, erwarten* и др. Непреодни глаголи, пак, се оние покрај кои не може да стои

директен предмет, независно од тоа дали покрај нив може да стои друг падежен или предлошки објект: *denken, sterben, helfen, raten, fallen* и др.

Конески (1981), темелникот на македонскиот современ јазик, ги дефинира преодните глаголи како глаголи што допуштаат сврзување со предметот во реченицата: *носи вода, кажува приказна, бере тутун*, односно чие дејство преоѓа, се извршува врз предметот или целосно го опфаќа. И обратно, кога во реченицата не се среќава предмет, тогаш дејството на таквиот глагол не може да премине на предметот, а неговото значење не може да е управувано од предметот, се зборува за непреодни глаголи: *тој оди*, наспрема *тој чита* (нешто).

## Затемнување на границата

Хелбиг/Буша се на мнение дека поделбата на глаголите на преодни и непреодни е груба, па ја истакнуваат потребата од извесни спецификации во нивното детерминирање. Според нив (Хелбиг/Буша, 2001):

1. Како преодни се означуваат и глаголите кои одат со директен предмет, кој може да премине во подмет при пасивна трансформација, но кој не се јавува во конкретната реченица ако станува збор за факултативен актант. Значи не е одлучувачка појавата на директниот предмет во реченица, туку можноста за нивна појава кај соодветните глаголи. Па, глаголите употребени на следниов начин се сметаат за преодни: *Er prüft jetzt* (непреодна употреба), наспрема *Er prüft den Studenten.*
2. Не се преодни оние глаголи кои иако одат со директен предмет, во пасивната трансформација објектот не им преминува во субјект: *Der Koffer enthält zwei Anzüge.* Ваквите глаголи чиј објект не може да се трансформира во субјект во пасивни конструкции[1] не се ниту преодни, ниту непреодни, туку т.н. средни (лажно-преодни, псевдотранзитивни). Такви глаголи се: *behalten, bekommen, erhalten, umfassen* и др.
3. Во непреодни глаголи се вбројуваат:
   - апсолутните глаголи[2]: *Die Blume blüht, Die Sonne scheint.*
   - релативните глаголи[3] со дополнение кое може да биде: дативен објект (*Er half seinem Freund*), генитивен објект (*Wir bedenken seines Todestages*), предлошки објект (*Wir warten auf unseren Freund*) или прилошка определба која е задолжителна од валенциски причини (*Er wohnt in der Hauptstadt*).
4. Важно е да се забележи дека апсолутните глаголи се секогаш непреодни, но непреодните глаголи не се секогаш апсолутни, а

---

[1] Таквите глаголи воопшто не допуштаат трансформации во пасив.

[2] Тоа се глаголи на кои не им е потребно друго дополнение освен подметот.

[3] Тоа се глаголи кои освен подметот бараат барем уште едно дополнение за да биде граматички коректна реченицата, без оглед на видот на дополнението.

преодните глаголи се секогаш релативни, но релативните глаголи не се секогаш преодни[1].

5. При разграничувањето на преодните и непреодните глаголи не се дава информација за тоа од каков вид се дополненијата (објектите и прилошките определби) и дали тие се облигаторни или факултативни. Тоа се одредува само врз основа на валентноста на глаголот.
6. Постојат
   - преодни глаголи со непреодна употреба: *Der Bäcker bäckt heute Kuchen. Der Bäcker bäckt heute.* и
   - непреодни глаголи со преодна употреба. Последната можност се ограничува само на поетскиот стил: *Die Glocke tönt einen traurigen Gesang.*
7. Често е можно развивање на преодност кај непреодните глаголи со помош на префикси: *Er erwartet den Freund,* наспрема *Er wartet auf den Freund.* Други вакви примери би биле: *antworten auf,* наспрема *beantworten, deneken an,* наспрема *bedenken, liefern,* наспрема *beliefern, drohen,* наспрема *bedrohen* и др.
8. Во многу случаи може да се употребува истиот глагол и преодно и непреодно. При тоа се работи за различни варијанти на еден глагол кој може да има различна валентност: *Die Köchin kocht die Suppe,* наспрема *Die Suppe kocht.* Такви можности допуштаат глаголите: *bäcken, brechen, frieren* и сл.

И Конески ја оспорува единечноста на поделбата на глаголите на преодни и непреодни, зборувајќи за затемнување на границата. Тој смета дека во современиот македонски јазик има случаи кога предмет може да дојде и покрај глагол кој е првобитно непреоден и на тој начин да влезе во редот на преодните[2]. Исто како и Хелбиг/Буша, и Конески смета дека се потребни извесни конкретизации во детерминирањето на овие два вида глаголи и тоа го прави на свој начин (Конески 1981):

1. Извесен степен на развивање преодност има кога некој глагол, кој инаку се употребува преодно, се пренесува во друга сфера, така што развива поинаква врска и поинакво значење. На пример, глаголот *приближува*, може да се употреби и синонимно на преодниот глагол *доближува*: *Приближи го прстот до уста,* наспрема *Доближи го прстот до уста.* Со реченицата *Кога ќе го приближиш (волкот) до село, ќе излезам со сето село за да го пречекам* (М.Цепенков) се дава прегледна слика за развивањето значење што навлегува во сферата на други глаголи, во овој случај на глаголите *(го) доведе, донесе*.

[1] Релативни глаголи се и оние кои одат со директен предмет.
[2] Ова доаѓа до израз и поради фактот што денес се образуваат глаголски придавки еднакво и од преодните како и од непреодните глаголи (*викнат, паднат*).

2. Преодноста може да се прошири од еден префиксиран на друг префиксиран глагол, како првобитно непреоден: *Бабата Тода ги заспиваше сите девојчиња и Јована со песна на усна и солзи по образи* (С.Попов). Преодноста е пренесена од глаголот *успива* (некого).
3. Некогаш се развива преодност што му одговара на значењето на повратната форма на дадениот глагол: *Тој ги скара*[1]. Значи, се развила преодност што му одговара на повратното значење на глаголот.
4. Некои преодни глаголи ретко се употребуваат така, па во одредени состави ги прошируваат можностите за својата преодност, навлегувајќи во состави кои се повообичаени за други глаголи што се асоцираат со нив по значење. Така, иако глаголите *вели, зборува* се преодни, тие се јавуваат во помалку предметни врски од глаголот *кажува*. Вообичаено се вели *кажува приказна,* а не *вели приказна* или *зборува приказна*. Глаголите *вели* и *зборува*, всушност, повеќе го означуваат самиот процес на говорење, отколку што побудуваат создавање на предметни врски. Со текот на времето вакви глаголи влегуваат во сферата на употреба на глаголот *кажува*, така што ја прошируваат својата преодност: *Сите го велеа местото, оти било лошо* (М. Цепенков) *им прелетаа зборовите што и ги велеа некогаш* (В. Малески)
5. Кај некои глаголи е повообичаено да стапи во предметна врска префиксираната форма, иако место неа може да се сретне и непрефиксираната: *Господ ќе те радуа со машко дете* (М.Цепенков), наместо *израдува*. Во вакви форма и глаголот *радува* добива нијанса на свршеност.

## Коментар

Расколебувањето на границата меѓу преодните и непреодните глаголи е напреднато доста во нашиот современ јазик. Тоа, според Конески (1981), се должи на развивање предметни врски кај првобитно непреодни глаголи[2], на пример, *Јас ќе ми те најадам и напијам* (М. Цепенков). Нијанса на преодност може да се развие кај непреодниот глагол со поместувањето на значењето: *Мајка ти ќе ти ја умрам, издумале еден марифет за да ја умрат, неа ништо не ја умирало* (М. Цепенков). Во вакви случаи, за развивањето преодност кај глаголот *умре* е потребна негова асоцијација по значење со некој друг преоден глагол: *отепа, убие, умртви, усмрти* (за споредба *умрен*, наспрема *отепан*), значи тој се

[1] Овој израз има две значења 1. *скара* – укори (некого) 2. *скара* – натера (некои) да се скараат.

[2] Предметна врска се развила и со безличните глаголи: *ме стемни,* наспрема *се стемни, ме раздени,* наспрема *се раздени.*

употребува синонимно. Преодност кај првобитно непреодниот глагол може да се развие и по пат на асоцијација, но овој пат на спротивното значење. Една народна песна вели: *Сонце ме зајде, мила мајко ле, на врв йланина. Едно ме зајде, мила мајко ле, друго м'огреа.* Имено, *зајде* (некого) е развиено во врска со *огрее* (некого). Не само народната туку и современата литература дава примери за развивање на преодност кај непреодните глаголи. Ова е можно во составите што не се вообичаени за разговорниот јазик: *На йресшол ќе ше седнам* (К. Чашуле). *Ја йорасна ли?* (С. Попов)

Не сите непреодни глаголи можат да стапат во врска со предмет, но во секој случај, особен потенцијал за тоа имаат свршените глаголи[1] кои покажуваат извесна резултативност на дејството. И модалното значење на готовност за вршење на дејство дава можност за појава на предметни врски кај непреодни глаголи како што е примерот *оди*: *Го одам йолево.* Тоа што станува обичај користењето изрази како: *го легна, го сшана, го йадна* итн. е доказ дека се работи за жива појава што засега длабоко во наследениот однос меѓу преодните и непреодните глаголи[2], расколебувајќи ја разликата меѓу нив.

Разликата меѓу преодните и непреодните може да се манифестира и со извесни лексички и граматички средства. Во германскиот јазик разликата се огледува и во градење на минатото време перфект со *sein* (за непреодните глаголи) или со *haben* (за преодните глаголи): *Wir sind mit dem Zug gefahren,* наспрема *Er hat seinen Wagen nur ein Jahr gefahren.* Некогаш (не)преодноста е поврзана со (не)правилноста на конјугираните глаголски форми на еден ист глагол: *Er hängte das Bild an die Wand* (преодниот глагол е правилен), наспрема *Das Bild hing an der Wand* (непреодниот глагол е неправилен), некогаш, пак, разликата се воочува кај различните инфинитивни форми: *Er legte das Buch auf den Tisch.* (*legen* е преоден) *Das Buch lag auf dem Tisch* (*liegen* е непреоден ). И во македонскиот јазик разликата може да се манифестира со некои лексички и граматички средства, на пример, со префикси (*изоди*, наспрема *оди*), со кратките заменски форми и определениот член (*го засиивам дешешо,* наспрема *засиивам*) или со различни инфинитивни форми (*сшои*, наспрема *сшава*)

## Заклучок

За крај ги утврдуваме полињата на кои гледиштата на Конески и Хелбиг/Буша се сечат и полињата на кои се разидуваат.

---

[1] Развивањето преодност е пообично кај свршените глаголи, иако се среќава и кај несвршените.

[2] Во македонскиот јазик е можно и тавтологично развивање на предметна врска, односно со предмет кој е именка од ист корен со глаголот. *Плашно да шкајш, йаш да йашуаш.* (М.Цепенков), *И йомин со шаква ќе се йомине* (С.Попов).

Поклопувања:

- даваат дефиниции на поимите преодност/непреодност
- свесни се за непостоењето на јасни граници
- сметаат дека со текот на времето границата меѓу преодните/непреодните глаголи се поместува, односно дека се работи за жива појава
- тенденцијата е позитивна, т.е. се оди сè повеќе во правец од непреодните кон преодните глаголи
- разликата меѓу преодните и непреодните може да се манифестира и со извесни лексички и граматички средства.
- преодноста може да се прошири со префиксиран глагол
- проширувањето на преодноста се должи на развивање предметна врска на првобитно непреодниот глагол

Разидувања:

| **Хелбиг/Буша** | **Конески** |
|---|---|
| - предметот станува субјект во трансформацијата во пасив<br>- не е важна само појавата на објектот туку и можноста за негова појава<br>- постојат т.н. средни (лажно-преодни, псевдотранзитивни) глаголи<br>- во дефинирањето се користат и апсолутните и релативните глаголи<br>- (не)преодноста може да се должи на постоењето различни валенции кај исти глаголи | - преодноста се проширува во други сфери<br>- проширувањето се врши по пат на асоцијација на значењето<br>- преодноста може да се прошири од еден префиксиран глагол на друг<br>- се развива преодност што одговара на значењето на повратната форма<br>- некои преодни глаголи се употребуваат ретко како такви<br>- преодноста може да се прошири со непрефиксиран глагол. |

ЛИТЕРАТУРА:

КОНЕСКИ, Б. (1981): *Граматика на македонскиот литературен јазик*, дел I и II. Скопје: Култура, Македонска книга, Мисла, Наша книга.

HELBIG, G./BUSCHA, J. (2001): *Deutsche Grammatik, ein Handbuch für den Ausländerunterricht*. Berlin, München, Wien, Zürich, New York: Langenscheidt.

*Ирина Бабамова*

# ИСТРАЖУВАЊАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ КАКО ИЗВОР НА ПОДАТОЦИ ЗА ЕДНА *ИСТОРИЈА НА ПРЕВЕДУВАЊЕТО ВО МАКЕДОНИЈА*

*Нашиот јазик се кове најмногу во ковачницата на преведувањето.*

Блаже Конески

Научното и книжевното дело на Блаже Конески е истражувано во континуитет и претставува интегрален дел на голем број врвни лингвистички и книжевни едиции, напишани не само на македонски јазик туку и на други јазици. Целината што ја сочинуваат деталните проучувачки зафати околу македонскиот јазик, неговата еволуција, македонската литература и култура, спроведени од Конески, надополнета со неговото поетско, прозно и преведувачко творештво, претставува потврден афирматор на македонската творечка мисла и на македонските идентитетски обележја. Самиот факт што јазичните и книжевните истражувачи и денес му се навраќаат на ова дело преку одделни јазични и книжевни студии или преку научни собири, сведочи за неговата монументалност и за плодотворноста на неговото јадро, кое нуди постојани предизвици за истражувања и за анализи. Тој факт истовремено потврдува дека делото на Конески е стожерно во расветлувањето на многу клучни прашања од македонистиката и заслужува да биде вреднувано како епохален придонес.

Нашиот поттик за анализирање на придонесот на Конески во **областа на преведувањето** произлегува токму од повеќеслојноста на неговото дело, кое опфаќа богат преведувачки опус, но истовремено и богат истражувачки опус посветен на преводите на македонски јазик, кој е значаен како од јазично-историски така и од теориско-практичен аспект.

Идејата што нѐ води при ваквиот приод кон истражувањата на Конески не произлегува само од нашиот поттик за проследување на неговата преведувачка дејност и на неговите ставови околу преведувањето. Намерата ни е да укажеме и на, според нас, сѐ поизразената потреба од пристапување кон подготовка и кон изработка на една *Историја на*

*преведувањето во Македонија,* која би претставувала синтеза од податоци за преведувачката дејност на македонска почва, за реализираните преводи преку нивно хронолошко и типолошко проследување, за улогата, за ефектите од преведувањето на овие простори и сл. Таквата синтеза, секако, би била резултат на еден повеќегодишен тимски зафат на истражувачи од преведувачкиот домен, кои би се надоврзале на досегашните истражувања во врска со преведувачки теми, сфатени во најширока смисла на зборот. Истовремено, намерата ни е и да ги актуализираме укажувањата за потребата од работа врз проект со научен пристап, кој би дал најкомплетен увид во преведувачката област, почнувајќи од појавата на писмената преведувачка активност на територијата на Македонија, преку нејзиниот развој, сè до современите состојби сврзани со преведувањето како дејност[1].

На актуализирање на укажувањата дека постои потреба од една македонска историја на преведувањето нè поттикнува и преводната традиција во Македонија, на која, покрај Блаже Конески[2], досега се осврнале и други проучувачи на преведувачката проблематика кај нас. Меѓу нив, пред сè, Харалампие Поленаковиќ[3], кој ги втемелува истражувањата во македонската книжевна и преводна историја; Настев Божидар, кој се осврнува на традицијата во македонскиот превод, издвојувајќи неколку издиференцирани фази[4]; Лилјана Тодорова[5], која зборува за користа што традуктологијата, како научна област, би можела да ја има од едно фундаментално дело, од една *општа историја на преводите*; Горги Сталев, кој во двотомната *Историја на македонската književност*[6] за XIX и XX век, дава неодминливи податоци за преводната дејност на книжевниците од истиот тој период; Васил Тоциновски, кој дава монографски преглед на преводите од македонскиот XIX век[7], како и други истражувачи кои попатно се осврнувале на прашања од преведувачкиот домен.

Во тој проект, Блаже Конески го гледаме како неодминлива, стожерна личност од поновата преведувачка историја во Македонија, на

---

[1] Со намера сме, во некоја следна пригода, да понудиме и методолошки и други концепциски размислувања за еден ваков проект.

[2] КОНЕСКИ, Блаже. *Македонскиот XIX век.* – Скопје: Култура, 1986.

[3] ПОЛЕНАКОВИЌ, Харалампие. *Во екот на народното будење,* - Скопје: Мисла, 1973; *Никулците на новата македонска книжевност.* – Скопје: Мисла, 1973 и во други поединечни прилози.

[4] НАСТЕВ, Божидар. „Традицијата во македонскиот превод“ во *Трудови* (приредил Луан Старова) . – Скопје: Мисла, 1985, стр.391-400.

[5] ТОДОРОВА, Лилјана. „За потребата од една општа историја на преводите“ во *Универзалноста на книжевниот превод,* Десетта меѓународна средба на книжевните преведувачи во Тетово, 1982, стр. 39-44.

[6] СТАЛЕВ, Георги, *Историја на македонската книжевност* I дел 19 век; II дел 20 век. – Скопје: Институт за македонска литература, 2001, 2003.

[7] ТОЦИНОВСКИ Васил, *Преводите на македонскиот 19 век.* - Скопје: Институт за македонска литература, 2005.

чијшто придонес во овој домен имаме цел да се осврнеме во овој наш труд.

Придонесот на Блаже Конески за една таква македонска историја на преведувањето би можеле да го согледаме низ призмата на најмалку три компоненти на неговата богата научна и творечка дејност:

- истражувањата на Блаже Конески во врска со историскиот развој на македонскиот јазик од кирилометодиевскиот период, па сѐ до неговата современост;
- преводите на Блаже Конески од странски на македонски јазик;
- ставовите на Блаже Конески за преведувањето.

## 1. Преведувањето низ призмата на историскиот развој на македонскиот јазик

Во првиот дел од својата *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Конески му посветува посебно внимание на проучувањето на еволуцијата на македонскиот јазик од почетоците до нашата современост. Притоа, правејќи подробна лингвистичка анализа за потребите на историјата на македонскиот јазик, тој неминовно ќе опфати и прашања од преведувањето и од неговата посредничка улога во развојот на македонскиот јазик, почнувајќи од првите преводи од времето на Кирил и Методиј, преку преводот на Дамаскиновите проповеди од новогрчки народен јазик на македонски народен говор, што датираат од втората половина на XVI век, па сѐ до преведените текстови од поново време. Во своите анализи, тој посебно ќе се осврне на јазичните карактеристики на преводот (македонската паралела) во *Четиријазичникот* од Даниил, чие прво издание е објавено во 1794 година во Венеција, на преводите на *Евангелието* од средината на XIX век, како и на создавањето наши зборови преку преведување на некои туѓи зборови за потребите на доизградување на Речникот на македонскиот литературен јазик.. Според тоа, податоците за преводната активност и за резултатите од таа активност претставуваат комплементарен дел на истражувањата што Конески ги прави во доменот на историјата на македонскиот јазик.

Драгоцен извор на податоци за една историја на преведувањето во Македонија претставува и неговото дело *Македонскиот XIX век*, во кое се опфатени дејци и преведувачи на религиознопоучни текстови од првата половина на XIX век, Кирил Пејчиновиќ и Јоаким Крчоски, како и дела (еден речник од XIX век[8]), кои, благодарение на преводот што е застапен во нив, се показ за состојбата околу конкретни македонски говори (охридскиот и др.) од тој период.

---

[8] КОНЕСКИ, Блаже. „Еден охридски текст од XIX век“ во *Македонскиот XIX век* – Скопје: Култура, 1986, стр. 95-100.

За Конески, современиот дел од историјата на македонскиот јазик, оној што го опфаќа периодот непосредно пред и по неговата кодификација, е неразделно врзан со преведувачката активност, најпрвин поради поголемиот обем на преводната продукција во однос на обемот на продукцијата на оригинално творештво, а потоа и поради фактот дека преку преведувањето текстови се придонесувало, на многу интензивен начин, за активирање на јазикотворните, зборообразувачките потенцијали на македонскиот јазик. Констатирајќи дека непосредно по воените години „нашата оригинална проза одвај дали изнесувала двесте-триста страници, а преводната се мерела со илјадници", Конески, одговарајќи на прашањето „до која мера преведувањето влијаело врз изградувањето и врз забрзувањето на стабилноста на македонскиот литературен јазик", ќе нагласи: „Нашиот јазик се кове најмногу во ковачницата на преведувањето"...и „во многу таканаречени функционални стилови нашиот литературен јазик се развиваше прво, имено, преку преведувањето. Да речеме, можам да го изделам публицистичкиот стил. [...] ... публицистиката во прво време ја освојувавме јазично, преку преводите. Самиот јас сум преведувал и такви текстови, публицистички, и тоа го знам. [...]. Во врска со тоа се постави прашањето за усогласување на македонската терминологија во некои области [...]. Требаше да се моделира, како што тоа се вели, лексиката на нашиот литературен јазик. И тука, оној што пристапуваше кон таа работа, било како преведувач било како редактор, требаше да има некаков слух за тоа каков подбор треба да се направи за таа лексика складно да се вклопи во, така да кажам, во самата снага на нашиот литературен јазик[9]".

Од овие искази произлегува дека проучувањата на Конески за историскиот развој на македонскиот јазик изобилуваат со значајни податоци за историјата на преведувањето на нашиве простори, и дека тој не само што дава придонес за нејзиното проучување туку се јавува и како активен учесник во создавањето на таа историја, работејќи врз создавањето нови јазични средства и мобилизирајќи ги јазичните механизми преку сопствената преведувачка активност.

## 2. Преводите на Блаже Конески од странски на македонски јазик

Според видот на преведените текстови, преводите на Блаже Конески може да се поделат во две главни групи: **преводи на книжевни** и **преводи на некнижевни текстови**. Со оглед на изразениот афинитет на Конески кон литературата, преводите на книжевните текстови се во многу поголем број, во споредба со преводите на некнижевните текстови.

---

[9] АНДРЕЕВСКИ, Цане, *Разговори со Конески* – Скопје: Култура, 1991, стр. 391-393.

Почетокот на преведувачката активност на Конески и настанокот на неговите први преводи, како на книжевните така и на некнижевните, се врзува пред сè за периодот што непосредно ѝ претходи на кодификацијата на македонскиот јазик и за првите повоени години.

**Преводите на книжевни дела** опфаќаат преводи на прозни дела и на препеви, преку кои Блаже Конески има приопштено на македонски јазик многу вредни остварувања од кои повеќето ѝ припаѓаат на ризницата на светската литература. Дел од овие негови преводи се настанати уште во периодот пред кодификацијата на македонскиот јазик и претставуваат своевиден одраз на неговата сè уште некодифицирана форма. Голем број се и јазиците од кои тој преведувал. Покрај преводи од словенските јазици: руски, бугарски, српски, словенечки, чешки, полски јазик, тој остварил преводи и од англискиот, францускиот и од германскиот јазик.

Во времето кога јазикот сè уште не е нормиран, Блаже Конески го преведува од руски јазик текстот за претставата „Платон Кречет" од украинскиот драмски писател, Александар Корнејчук, со која официјално бил отворен Македонскиот театар во април 1945 година, и во која, според искажувањата на самиот Конески, е постигната „една, сепак, издржана говорна форма на нашиот јазик на сцена".[10] Освен на овој превод, Конески, во соработка со Киро Хаџивасилев, работел и на преводот од руски јазик на текстот „Зоја Космодемјанскаја" од Маргарита Алигер, посветувајќи им, како што и самиот вели[11], особено внимание на деловите во текстот напишани во стих, но, секако, и на севкупниот јазичен израз. Предводен од сопствениот став дека лексиката на нашиот литературен јазик треба да се моделира, дека јазикот се кове најмногу во ковачницата на преведувањето, дека треба да се активира богат, нов лексички материјал, кој складно ќе се вклопи во самата снага на литературниот јазик, Конески со многу слух за сопствениот јазик ја извршува својата преведувачка задача. Во таа смисла, за препевот на *Лирско интермецо* од Хајнрих Хајне (1797-1856), што Конески го направил во 1951 година, Волф Ошлис ќе рече: „Јас верувам дека е голема среќа што во македонската литература започна рецепцијата на Хајне со конгенијалниот превод на Блаже Конески, и дека Блаже Конески, исто така, беше среќа за Хајнрих Хајне[12]". Покрај препевот на поезијата на Хајне и на други германски поети, за особено значајни преводни реализации на Конески се сметаат изборот од поезијата на Блок (циклусот *На Полето Куликово)*, препевот на поезијата на Франце Прешерн (*Крштевање на Савица),* како и препевот на Његошевиот *Горски венец*. Објавувањето на секој од овие

[10] АНДРЕЕВСКИ, Цане. *Op. Cit.,* стр. 158-159.
[11] *Ibid*. стр. 159.
[12] ОШЛИС, Волф, „Средба на гените (Или: Блаже Конески како преведувач на Хајнрих Хајне)" во: *Студии и огледи за Конески*, (Ред. Петре М. Андреевски и др.). – Скопје: Фондација за македонски јазик „Небрегово", 2002, стр. 277.

препеви на Конески не само што може да се смета за значаен датум во конституирањето на повоената историја на преведувањето во Македонија туку може да претставува основа за лингвистички анализи на преводите и синтетизирање заклучоци за преведувачката постапка на Конески.

**Преводите на некнижевни дела/текстови** што ги прави Конески се врзуваат, главно, за периодот од неговото работење како преведувач и лектор во привремениот државен и политички центар во с. Горно Врановце, кога преведува и лекторира текстови за весниците „Наша Хроника", „Нова Македонија", „Македонка", „Млад Борец". Текстовите што тој ги преведувал во овој период се текстови од дневниот печат со публицистички карактер, и послужуваат како основа за развој на публицистичкиот стил и на публицистиката воопшто.

Со личноста на Конески се доведуваат во врска и преводи на пообемни некнижевни текстови од првите години по Втората светска војна, како, на пример, *Историјата на Сесојузната комунистичка партија (на болшевиците). Краток курс*, во издание на „Култура". Според размислувањата на Стаматоски[13], преводов е работен во периодот од 1945 до1946 година, според постарото српско издание од 1945 година, и е објавен во 1947 г. Овој превод е особено значаен од лингвистичка гледна точка зашто јазикот што е употребен во него нуди еден вид пресек на состојбите во македонскиот јазик во периодот кој следува непосредно по Војната, за што Стаматоски прецизира: „Блаже Конески овде ги проверува во практика оние свои ставови што ги изнесе во своите први лингвистички статии, објавени во 1945/1946 година по нашите весници и списанија (главно, *Нова Македонија* и *Нов ден*). Тој се држи цврсто до решенијата изнесени во правописот и ставовите за Речникот – да се црпи од ризницата на народните говори и да се образуваат нови лексеми по народски обрасци, а да се посега по туѓите лексички елементи само кога е тоа неопходно, обично за означување на некои апстрактни поими".[14]

Имајќи ги предвид примерите за лексички решенија со кои Стаматоски го илустрира користењето на Речникот на народните говори, примерите за синтагми или за изрази, примерите за неологизми што се употребени во преводот, како и периодот во кој е настанат овој превод, постојат услови да го сметаме преводот на *Историјата на СКП (б)* за еден од **првите пообемни преводи на некнижевни текстови објавени на кодифициран македонски јазик**. Објавувањето на овој превод во издание на книгоиздателството *Култура,* секако, би можело да претставува важен податок за историјата на преведувањето во повоениот период во Македонија.

---

[13] СТАМАТОСКИ, Трајко „Блаже Конески како преведувач на историјата на СКП (б)" во *Мислата на Блаже Конески*, Скопје, 2006, 118-127.
[14] *Ibid*. стр. 124.

## 3. Ставовите на Блаже Конески за преведувањето.

Иако Конески не се занимавал со теорија на преведувањето во вистинска смисла на зборот, творечката постапка што тој ја применува при создавањето превод претставува одраз на неговите размислувања за самото преведување, и на неговата свест за одговорноста и за чесноста со која треба да се карактеризира преведувачката работа. Неговите ставови околу улогата на преведувањето како една од најважните духовни активности на човекот, околу тоа каков треба да е карактерот на преводот, околу потребата од теориско расветлување на преведувачката активност, се забележани во некои негови изјави и во неколку написи со преведувачка тематика. Искажувањата на Конески за *Литературниот превод*, дадени по повод добивањето на Наградата на градот-домаќин – Тетово, што му е доделена во 1976 година „за преведувачки опус“, многу прецизно ги сублимираат неговите размислувања, според кои „улогата на преведувањето безмерно расте во современиот свет, во кој се чувствува потреба да се добие информација за сите земји и народи, и тоа во што е можно поскоро време. Па, сепак… […], напластени се многу предрасуди во врска со таканаречената точност на преводот, без да се земаат предвид карактеристиките на јазикот како и културната традиција на онаа средина што усвојува […]. Многу е радосен фактот што во последно време во сѐ поголем број се јавуваат теоретски работи посветени на преводот. Тие, секако, ќе придонесат и за отклонувањето на спомenatите недоразбирања[15]“.

Ако подетално го анализираме овој своевиден пресек на состојбите околу преведувањето во периодот на седумдесеттите години на XX век, кога е дадено ова размислување на Конески, ќе забележиме дека Конески не само што ја нагласува неодминливоста на преведувањето при културната комуникација туку ја истакнува и неминовноста од теориски приод во проучувањето на самиот преведувачки процес и во давањето оценка на преводите, како резултати од тој процес. Со тоа, Конески ја дава и својата безрезервна поддршка за развој на теоријата на преведувањето како научна дисциплина во време кога таа сѐ уште ги прави своите први чекори во нашата научна средина.

Конески ја користи истата пригода и за да го искаже своето гледање, конкретно, на преводите во стих: „Јас сум се интересирал за поетскиот превод уште од оние денови кога сум почнал посериозно да се занимавам со поезија. Интимно не сум го двоел преведувањето од пишувањето на свои поетски текстови. Тие две појави се тесно сврзани во еден единствен опит, од кој произлегува дека во некои моменти работата врз преводот можела да ги подготвува новите етапи, во

[15] КОНЕСКИ, Блаже, „За литературниот превод“, во *Теоретско-практичните аспекти на литературниот превод*, Петта меѓународна средба на литературните преведувачи – Тетово: 1977, стр. 5-6.

оригиналната поезија. Јас сум имал можност и порано да кажам: ме исполнувало со задоволство чувството дека туѓи содржини се преточуваат во мојот јазик, дека тој успешно ги совладува, така што дури субјективно да го доживувам тоа како сладост на нашиот збор. Нема сомнение дека за еден автор е драгоцено таквото искуство“.[16] Дека Конески не го дели преведувањето од создавањето сопствени поетски текстови, говори и интересниот факт дека тој своите препеви ги вметнува во сопствените објавени збирки поезија, било како творби што стојат паралелно со неговата поезија, но на кои, сепак, посредно или непосредно се укажува како на препеви, било како творби групирани во посебен дел во рамките на една поетска збирка.

Во книгата *Разговори со Конески*, во која преку прашањата од Цане Андреевски упатени до Конески се откриваат и се анализираат многу области од изодениот интелектуален и истажувачки пат на нашиот научник и писател, голем простор е посветен на неговата преведувачка дејност и на неговите ставови околу неа. Имајќи ја предвид извонредната поетска дарба на Конески, разбирливо е што во одговорите доминира неговата наклонетост кон препејувањето и што неговите преведувачки ставови се однесуваат најчесто на поетското преведување. Говорејќи за препејувачката постапка што ја применил при препевот на Његошевиот *Горски венец*, кој, според Конески, е пишуван на јазик што како поетски израз допрва се одделувал од усната народната традиција, Конески ги трасира насоките во кои треба да се размислува, пред да се пристапи кон препејување на поетскиот текст на Његош: „Она што требаше јас да го направам, појаснува Конески, тоа е и мојот јазик да има извесна патина. Да не биде јазик на нашиот современ поетски исказ, ами да усвои некои елементи од народната поетска традиција. […] Затоа таму, во мојот превод во неговиот јазик, има доста отстапувања од нашата современа литературнојазична норма. Таа патина преводот ја доби... […]“.[17] Неопходноста од анализа на изворниот поетскиот текст и заземањето стратегија од препејувачот, е суштинската порака на овие искажувања на Конески, што, секако, може да претставуваат патоказ кон правилниот пристап при каков и да е препејувачки зафат.

Како препејувач на поезијата на Хајне, Конески ја оценил својата задача на начин на кој тоа би го направил вистински теоретичар и историчар на преводот. Таа своја задача ја почувствувал, пред сè, во обврската „да не го спушти Хајне до нашиот фолклор“. А „такво искушение било присутно бидејќи неговиот израз [на Хајне] е по нешто близок до спонтаниот израз на балканскиот фолкор, на народната песна, на севдалинката, да речеме. А тоа сум го осетил кај други преведувачи на Хајне. На

[16] *Ibid*., стр. 6.
[17]АНДРЕЕВСКИ, Цане, *Op. cit.,* стр. 398.

пример, кај Алекса Шантиќ. Тоа е еден вид изневерување на оригиналот“.[18]

Сепак, изневерувањето на оригиналот, Конески не го сфаќа како апсолутно недозволива категорија кога станува збор за поетскиот превод. Напротив, тоа може да претставува неопходност доколку условите за прибегнување кон изневерување на оригиналот се оправдани. Во таа смисла е и спротивставувањето на познатата италијанска изрека *Traduttore-traditore*, наведена во неговиот есеј *За поетскиот превод*, во кој Конески го образложува својот став на следниов начин: „Една мера на изневерување, но во творечка смисла, е потребна и неизбежна ако треба во друга јазична материја да се продолжи зрачењето на уметничкиот текст. Преведувачот тогаш не е предавник, ами човек полн со симпатија спрема туѓото литературно дело, способен по свој начин и низ свое видување да му обезбеди поширок простор на дејствување. Треба да се цени силата на таквото чувство, зашто без него нема вистинска љубов не само спрема делата на туѓите литератури туку и спрема делата на својата литература“.[19] Според Конески, треба да се почитува и пораката на оригиналот, а ако треба и да се објаснува така што „веќе во принцип е невозможно да се добие некаков стопроцентен адекват“, ќе заклучи Конески. И навистина, ниеден превод не треба да се смета за конечен зашто покрај субјективните има и други немерливи нешта што можат да придонесат за секогаш поусовршен превод, во трајната потрага по што е можно поадекватно преводно решение.

Големиот број навраќања на Конески кон преведувањето поезија и начинот на кој тоа треба да се прави се резимираат во еден негов многу концизен став дека „за поезијата еквивалент може да биде само поезија. Тоа е мое основно гесло…И оттука, јас сум се старал да создадам текст што во мојот јазик ќе звучи како една песна што е на тој јазик валидна, и што се вклучува во нашиот контекст, во нашиот поетски мозаик. Јас можам да отстапувам од некои формални својства на оригиналот. Да речеме, да изберам друг метар. Или барем да отстапам парцијално од она што е прозодиска структура на оригиналот. Меѓутоа, јас треба да добијам еден онаков впечаток, онакво доживување треба да постигнам на текстот, како што читателот има од оригиналот, ако случајно го знае јазикот на оригиналот. Тоа го викам јас еквивалент за поезија. Без тој еквивалент нема успешно преведување“.[20] (потцртала: И.Б.)

Конески покажува интерес и за критика на преводите која и самиот ја практикувал правејќи осврти, особено за првите преводи на

[18] *Ibid.*, стр. 394.
[19] Цитирано според: УРОШЕВИЌ, Влада. „Избор по сродност“ во *Делото на Блаже Конески*. – Скопје : МАНУ, 2002, стр. 136.
[20] АНДРЕЕВСКИ, Цане, *Op.cit.*, стр.399-400.

литературни дела на македонски јазик[21]. Притоа, поборник е за професионалност и за стручност на преведувачите, а во критичките забелешки барал, како би рекле денес, *интелектуална чесност* од преведувачот, односно да го знае одлично јазикот на оригиналот, а во иста смисла, и својот јазик. Зашто, Конески смета дека „работата на преведувачот е потешка баш поради тоа што неговиот избор е ограничен со некои параметри што ги дава оригиналот. [...] Преведувањето може да биде многу помакотрпна работа, како чист работен процес, од пишувањето оригинален текст. Имено, поради таа ограниченост на изборот“.[22]

Ваквиот повеќеслоен и широк приод на Конески, карактеристичен за неговото дело воопшто, иако овој наш научник и писател е концизен и многу рационален во своите формулации, нè води кон **заклучокот** дека секој истражувачки зафат на Конески може да се сфати како точка во која се сечат повеќе оски при што околу една се сконцентрирани податоци за заемната поврзаност на книжевно-историските сознанија, околу друга – податоци за преводите и за преведувањето како јазичен и како творечки чин, околу трета – податоци за увид во други сложени граматички и лингвистички теми. Што се однесува до преведувачката дејност, Конески се јавува како креатор на еден домен во кој треба да владее усогласеност и хармонија на составните елементи, спротивно на светот на конфузија на Вавилонската кула.

Сметаме дека искажувањата и ставовите на Конески во врска со преводите на македонските дејци-преведувачи, што по различни поводи се осветлувани во неговите научни остварувања, како и во врска со преведувачката дејност воопшто, се материјал кој може да претставува значаен градбен елемент за една историја на преведувањето во Македонија, како за неговата практична, така и за неговата теориска компонента. Истражувачките остварувања на Конески истовремено ни даваат право да го сметаме Конески за еден од првите современи проучувачи на преведувањето во Македонија, ветувајќи со тоа богата граѓа врз која би се темелело изготвувањето на една *Историја на преведувањето во Македонија.*

---

[21] КОНЕСКИ Блаже, „Критика на некои наши преводи“, *Нов ден*, Скопје, 1984, IV, 1-2, стр. 139-146, стр. 95-98.

[22] АНДРЕЕВСКИ, Цане, *Op. cit,* стр. 405.

БИБЛИОГРАФИЈА:

АНДРЕЕВСКИ, Цане. *Разговори со Конески.* – Скопје: Култура, 1991.

КОНЕСКИ, Блаже. *Граматика на македонскиот литературен јазик.* – Скопје: Култура, 1987.

КОНЕСКИ, Блаже. *Македонскиот XIX век.* – Скопје: Култура, 1986.

КОНЕСКИ, Блаже. „За литературниот превод“, во *Теоретско-практичните аспекти на литературниот превод*, Петта меѓународна средба на литературните преведувачи. – Тетово: 1977, стр 5-6.

КОНЕСКИ Блаже. „Критика на некои наши преводи“, *Нов ден*, Скопје, 1984, IV, 1-2, стр. 139-146, стр. 95-98.

НАСТЕВ, Божидар. „Традицијата во македонскиот превод“ во *Трудови* (приредил Луан Старова) . – Скопје: Мисла, 1985, стр.391-400.

ОШЛИС, Волф. „Средба на гените (Или: Блаже Конески како преведувач на Хајнрих Хајне)“ во: *Студии и огледи за Конески*, (Ред. Петре М. Андреевски и др.). – Скопје: Фондација за македонски јазик „Небрегово“, 2002, стр. 273-277.

ПОЛЕНАКОВИЌ, Харалампие. *Во екот на народното будење.* - Скопје: Мисла, 1973; *Никулците на новата македонска книжевност.* – Скопје: Мисла, 1973.

СТАЛЕВ, Георги. *Историја на македонската книжевност,* I дел 19 век, II дел 20 век. – Скопје: Институт за македонска литература, 2001, 2003.

СТАМАТОСКИ, Трајко. „Блаже Конески како преведувач на историјата на СКП (б)“ во *Мислата на Блаже Конески.* – Скопје: Фондација за македонски јазик Небрегово, 2006, стр. 118-127.

ТОДОРОВА, Лилјана. „За потребата од една општа историја на преводите“ во *Универзалноста на книжевниот превод,* Десетта меѓународна средба на книжевните преведувачи во Тетово, 1982, стр. 39-44.

ТОЦИНОВСКИ, Васил. *Преводите на македонскиот 19 век.* – Скопје: Институт за македонска литература, 2005.

УРОШЕВИЌ, Влада. „Избор по сродност“ во *Делото на Блаже Конески.* – Скопје : МАНУ, 2002, стр. 131-137.

Irina Babamova

# LES RECHERCHES DE BLAZE KONESKI COMME SOURCE DE DONNEES POUR UNE *HISTOIRE DE LA TRADUCTION EN MACEDOINE*

*(Résumé)*

L'œuvre de Koneski dans son intégralité comporte au moins trois composantes que l'on peut considérer comme sources de données pour une *Histoire de la traduction en Macédoine*, telles: ses recherches liées surtout à l'évolution de la langue macédonienne, ses réflexions sur la traduction en général et, avant tout, sa propre activité et son expérience de traducteur d'œuvres poétiques. A travers l'analyse de chacune de ces composantes, nous essayons d'identifier les données relatives à la traduction, notre objectif étant d'actualiser la nécessité d'une Histoire de la traduction en Macédoine et d'initier une réflexion sur la conception d'un tel projet.

*Бисера Станкова*

# МИНАТОТО-ИДНО ВРЕМЕ И НЕГОВИТЕ ГЕРМАНСКИ ЕКВИВАЛЕНТИ ОД ЗНАЧЕНСКИ АСПЕКТ

Конески за потеклото на минатото-идно време истакнува дека употребата на глаголот *хътѣти* како помошен глагол за образување на футурот е една особеност што јужнословенските јазици ја примиле од несловенските балкански јазици. Ова влијание не се ограничило само на футурот туку се проширило и на минатото-идно време како конструкција што е „пренесена од балканските“ (грчкиот, ароманскиот, албанскиот јазик) во јужнословенските јазици, на пр.: мак. *ќе дојдеше,* буг. *щеше да дойде,* црногор. *шћаше доћи.* За ова глаголско време постојат многу стари пишувани докази, кои „сведочат за старината на футурските конструкции со *хътѣти.* Во бугарскиот и во македонскиот јазик натаму се развило, поради потребата за изразување на прекажаност, и идното прекажано време, со кое се прекажуваат и идни и минато-идни дејства.“ (Б. Конески 1986: 202)

Минатото-идно време се образува со партикулата *ќе* и со минато определено несвршено време (имперфектна форма). Тоа изразува дејство што започнало во минатото и кое е идно време во однос на некое друго минато дејство.

Блаже Конески (1999: 492) ги разликува следниве значења на минатото-идно време:

1. минато дејство што се однесува **како идно од гледна точка на некој друг минат момент**;
2. минато-идно време за изразување **претпоставка** и претставува полна наспоредност со идното време;
3. минато-идно време за изразување неизвршени дејства што постоеле само во **намера**;
4. минато-идно време во главна реченица, кога дејството што треба да претходи е изразено како **услов**;
5. минато-идно време за изразување **повторливост**.

Авторите што го проучувале минатото-идно време, главно, се задржуваат на начинот на образување и на негова употреба. Блаже Конески разликува 5 значења на минатото-идно време, додека Кирил Конески,

надоврзувајќи се на Б. Конески, зборува за темпоралното и за потенцијалното значење, правејќи разлика меѓу употребата на минатото-идно време како глаголско време во системот на временски форми на глаголот и употребата за изразување на нереализирана можност во минатото, поврзана со модална нијанса во определен контекст. Тој констатира дека не е едноставно секогаш да се ограничи ова потенцијално значење на минатото-идно време. Минова-Ѓуркова, пак, констатира дека не постои согласност на различни автори во поглед на временскиот третман на формите со *ќе* во поглед на нивната фактитивност и модалност. Таа зборува и за разликата меѓу можен и иреален услов. Речениците со можен услов се однесуваат, главно, на сегашноста и на иднината, додека во речениците со иреален услов може да се јави минатото-идно време што се однесува на минатото.

Дека модалната компонента доминира над темпоралната на ова време, зборуваат и Лидија Аризанковска, Убавка Гајдова, Билјана Младеновска-Маленко, кои ги истакнуваат неговите најчести употреби – за изразување нереализиран услов и за изразување повторливо дејство (итеративно-хабитуалната употреба). Според Младеновска-Маленко, модалните значења на минатото-идно време произлегуваат од темпоралното. Искра Пановска–Димкова го проучува минатото-идно време за изразување хабитуалност како атемпорална употреба. И таа истакнува дека модалната употреба на ова време е почеста од неговата темпорална употреба.

Поради различните ставови на авторите кои го проучувале ова време и фактот дека сите се темелат врз значенската поделба на Блаже Конески, во контрастивниот дел што следува е преземена оваа поделба, но со две измени: категоријата минато-идно за изразување услов е наречена **минато-идно за изразување неизвршено обусловено дејство во минатото** и се додава уште една категорија – **минато-идно време со повеќе од едно значење** кај некои од ексцерпираните примери. Ова претставува само предлог за класификација, при што се поаѓа од уверувањето дека се сосема прифатливи и поинакви класификации на примерите. Дури и кај некои примери што не се класификувани како случаи со повеќе значења, се присутни повеќе од едно значење и не е едноставно да се каже кое од нив претежнува. Во ваквите случаи класификацијата е извршена врз основа на контекстот.

Контрастивната анализа во овој труд се темели врз класификацијата на примерите ексцерпирани од книжевните дела според значенските критериуми за класификација на минатото-идно време и на нејзин графички приказ според честотата и морфолошко-синтаксичките карактеристики на дадените примери. Освен значенската поделба на минатото-идно време на 5 категории, главно, според Б. Конески, се воведува шеста категорија – категорија на повеќе од едно значење.

При обработката на македонските прозни дела и на нивните преводи на германски јазик, ексцерпираните примери беа класификувани во:

1. минато дејство што следува по некое друго дејство во минатото;
2. минато-идно време за изразување претпоставка;
3. минато-идно време за изразување намера;
4. минато-идно време за изразување неизвршено обусловено дејство во минатото;
5. минато-идно време за изразување повторливост и
6. минато-идно време со повеќе од едно значење (дополнителна категорија).

Дополнителната категорија за минатото-идно време со повеќе од едно значење беше воведена поради двозначноста на голем број од ексцерпираните примери и неможноста тие да се класификуваат само под едно значење.

При обработката на 14 македонски прозни дела и на нивните преводи на германски јазик, ексцерпираните примери беа класификувани во следнава табела со основните карактеристики на германските еквиваленти на минатото-идно време од ексцерпираните македонските прозни текстови, според значенската поделба на Блаже Конески:

Најголем број примери ѝ припаѓаат на категоријата повторливост:

| **Повторливост** | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **Примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства за повторливост** | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **негл. лексички средства за повторливост** | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | / | претеритум индикатив | главна реченица | / | Ќе отидев кај неа, ќе ми отсвиреше некој валцер или полонеза, и потоа замолчуваше. (РБ Н 68) | Ich ging zu ihr, sie spielte mir einen Walzer oder eine Polonaise herunter und dann schwieg sie. (RB N 77) |
| главна реченица | / | | главна реченица | / | Во градините прво ќе ја поздравеа новите цутови на нејзините цвеќиња, па блесокот на бојата [...] (ЛС ВК 88, 27) | Im Garten wurde sie zuerst begrüßt von den neuen Blüten ihrer Blumen, dem Glanz der Farbe [...] (LS ZZ 109, 1) |
| главна реченица | *одвреме-навреме* | | главна реченица | *immer, ab und zu, von Zeit zu Zeit, manchmal, selten* | [...], но тој само превртуваше со очите и одвреме-навреме ќе ме прекинеше да ме праша. (РБ МР 77, 18) | [...], aber er rollte nur mit den Augen, und von Zeit zu Zeit unterbrach er mich um zu fragen. (RB ZMF) |

| | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| зависна реченица | / | | зависна реченица | *wenn*+претеритум | Ноќта не ја оставија да влезе во заграденото, ја бркаа со бели ракети кои кога една ќе се угаснеше друга ќе се запалеше над нив и ширеа светлина како пепел. (ТГ ЦС 94, 3) | Die Nacht verjagte man aus dem Staheldrahtgeviert mit weißen Leuchtkugeln, die ihr aschgraues Licht verbreiteten, und sobald eine verlosch, wurde die nächste abgeschlossen. (TG SS 106, 26) |

| **Повторливост** | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства за повторливост** | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **негл. лексички средства за повторливост** | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | / | претеритум конјунктив | зависна реченица | / | Ќе се чуеше некое место, некоја река, некоја пољанка, некоја плевна, некое небо топло и со ѕвезди [...] (ТГ ЦС 23, 22) | Es war, als sähe [höre] man eine Ortschaft, einen Fluß, eine Waldwiese, eine Scheune, den Himmel, warm und mit Sternen [...] (TG SS 24, 4) |
| зависна реченица | / | плусквам-перфект индикатив | зависна реченица | *wenn*+ плусквам-перфект | Кога ќе дојдеше времето, нивните мисли се слеваа во една, заедничка. (ЛС ВК 34,12) | Wenn die Zeit gekommen war, verschmolzen ihre Gedanken zu einem einzigen, gemeinsamen [...] (LS ZZ 39, 12) |
| главна реченица | *одвреме-навреме, йонекоїаш, найаши* | | главна реченица | *ab und zu, manchmal, ein paarmal* | [...] а и тој самиот напати ќе си помислеше да си замине од функцијата. (ЛС ВК 23,32) | Auch er selbst hatte ein paarmal mit dem Gedanken gespielt, sein Amt niederzulegen. (LS ZZ 26, 30) |

| | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| зависна реченица | / | плусквам-перфект конјунктив | Асидентонска условна реченица | / | Кога некој од стражарите ќе се свртеше се сретнуваше со долга врвца очи [...] (ТГ ЦС 19,1) | Hätte sich einer der Wachsoldaten umgedreht, wäre er einer langen Kette Kette von Augen begegnet [...] (TG SS 18, 20) |

Втора според застапеност е категоријата неизвршено обусловено дејство во минатото:

| Неизвршено обусловено дејство во минатото | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства за** неизвршено обусловено дејство во минатото | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **негл. лексички средства за** неизвршено обусловено дејство во минатото | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | *инаку* | презент индикатив | зависна реченица | *damit*+ негација | Зборовите *Ме излажа за името, копиле мрсно*, беа кажани со шепот, инаку по гласот ќе ја препознаев веднаш. (ЗЗ СМ) | Du hast mich wegen deinem Namen belogen, du Schweinehund, flüstert die Stimme, damit ich sie nicht gleich erkenne. (ZZ SM) |
| главна реченица | / | претеритум индикатив | асидетонска уловна реченица | / | Ако имаше таква вест, ќе ја читаше со жедност, па макар да се работи за нешто што инаку не го поднесува. (БК Љ 68, 25) | Fand er eine solche Nachricht, so las er sie begierig, auch wenn sie von Dingen handelte, die ihn sonst nicht interessierten. (BK L 523, 34) |
| зависна реченица | *ако* | | главна реченица | *wenn* | Во тие времиња ако беше земен на нишан, сигурно ќе те погодеа [...] (ЛС ВК 106, 9) | Wenn man in diesen Zeiten in Schlußlinie geriet, wurde man todsicher getroffen. (LS ZZ 129, 22) |
| главна реченица | / | претеритум конјунктив | главна реченица | / | И рај ќе беше таа најслатка себеизмама да не беше онаа колешка до мене, која ја ловев со крајче од окото пожелувајќи [...] (ИД ГК 33, 18) | Paradiesisch wäre diese süße, süße Selbsttäuschung, wäre nicht meine Kollegin da, die ich im Augenwinkel erspähte und wünschte [...] (ID GK 27, 28) |
| главна реченица | *да* | *würde*-форма | главна реченица | *wenn* | Да ми го извадеше окото, потоа ќе му беше жал. (РБ Ч 53, 10) | Wenn er mir das Auge ausstäche, würde es ihm nachher leid tun. (RB G) |
| главна реченица | *ако* | плусквам-перфект индикатив | главна реченица | *falls* | Или, зарем ако немало ништо ќе ме прегрнеше тогаш, во фискултурната сала, под разбојот [...] (ВА ПС 203, 34) | Oder, falls da nichts war, warum hatte sie mich da umhalst, damals, in der Turnhalle, unterm Barren [...] (VA NW 158, 20) |
| главна реченица | *да* | плусквам-перфект конјунктив | главна реченица | *wenn* | А и да го бараше, не ќе го најдеше, зашто не постоеше. (ЛС | Und wenn er sie auch gesucht hätte, er hätte sie doch nicht gefunden, weil |

| | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| | | | | | ВК 117, 1) | es [...] nicht gab. (LS ZZ 145, 12) |
| главна реченица | *ако* | | главна реченица | *an seiner Stelle* | „Ќе видиш, кога тога сите ќе нè свијат...не ќе издржев и јас ако бев на негово место“ (ТГ ЦС 68, 39) | „Du wirst sehen, sie kriegen uns noch alle rum. Ich an seiner Stelle hätte auch nicht durchgehalten.“ (TG SS 75, 28) |

Трета значенска категорија според застапеност во анализираните прозни дела е категоријата претпоставка:

| **Претпоставка** | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства** за претпоставка | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **лексички средства** за претпоставка | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | / | претеритум индикатив | главна реченица | *sollte* | Не ќе беше добро да се суди или да се убива Чанга [...] (ЛС ВК 135, 18) | Tschanga sollte nicht verurteilt und nicht getötet werden, [...] (LS ZZ 163, 10) |
| главна реченица | *можеби* | претеритум конјунктив | главна реченица | *vielleicht* | Решив да му кажам откако сите негови пенкалца ме изневерија и така можеби и тој ќе се обидеше, па заедно ќе се смеевме. (РБ Ч 55, 23) | Ich beschloß, ihn zu fragen, ob vielleicht auch er, nachdem mir schon alle seine Füller untreu geworden waren, es versuchen wollte, und dann würden wir gemeinsam darüber lachen. (RB G) |
| главна реченица | / | *würde*-форма | главна реченица | / | Во таква борба тој ќе беше меѓу првите. (ЛС ВК 37, 26) | Und bei einem solchen Kampf würde er unter den ersten sein. (LS ZZ 42, 25) |
| главна реченица | / | плусквам-перфект конјунктив | главна реченица | / | Го сакав тоа на еден особен начин, но, повторувам, таа љубов мене само ќе ми го уништеше животот, [...] (ВА ПС 285, 8) | Ich liebte ihn auf eine besondere Weise, aber, ich wiederhole das, diese Liebe hätte mir das ganze Leben verpfuscht, [...] (VA NW 227, 25) |
| | *речиси* | | | *[fast/beinahe]* | [...] можеше човек само да се префрли во друг кафез, а тоа речиси ќе беше исто како во овој кафез. (ЛС ВК 90, 3) | [...] der Mensch konnte nur von einem Gefängnis ins nächste geraten, und dort wäre wieder alles [fast] dasselbe gewesen wie in diesem Gefängnis. (LS ZZ 110, 27) |

Потоа следуваат категориите минато дејство што доаѓа по некое друго дејство во минатото и категоријата намера:

| Минато дејство што следува по некое друго дејство во минатото | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства за минато кое след. по некое др. минато дејство** | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **негл. лексички средства за минато кое след. по некое др. минато дејство** | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | / | претеритум индикатив | зависно-сложена реченица | *versuchte*+ инфинитив | Мачката ми го гризеше увото и кога се разбудив ќе ми ископаше око. (РБ МР 84, 13) | Die Katze biß in mein Ohr, und als ich aufwachte, versuchte sie, mir das Auge auszukratzen. (RB ZMF) |
| зависна реченица | / | *würde*-форма | зависна реченица | / | Никој не можеше да поверува дека, само неколку дена по парадата на денот на победата, на овој ист плоштад ќе продефилираа козите [...] (ЛС ВК 11, 1) | Niemand hätte geahnt, daß nur ein paar Tage nach der Parade zum Jahrestag des Sieges auf diesem selben Platz die Ziegen aufmarschieren würden. (LS ZZ 12, 23) |

| Намера | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **Во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства за намера** | **глаголско време и начин** | **вид реченица** | **негл. лексички средства за намера** | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | / | перфект индикатив | главна реченица | / | Јас тоа ќе го сторев уште многу одамна, но почекав да дојдам на отсуство, да се обидам да те пронајдам и [...] (ЈК КИ 390, 23) | Ich habe [hätte] das schon vor sehr langer Zeit getan, aber ich habe darauf gewartet, auf Urlaub nach Hause zu kommen, um zu versuchen, Dich ausfindig zu machen, damit [...] (JK KG) |

Посебна категорија во оваа анализа е категоријата повеќе од едно значење каде што преовладуваа примерите за изразување претпоставка и намера и за изразување неизвршено обусловено дејство во минатото и претпоставка:

| Повеќе од едно значење (претпоставка/намера; неизвршено обусловено дејство во минатото/претпоставка) | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| **во македонскиот јазик** | | **во германскиот јазик** | | | **примери** | |
| **вид реченица** | **негл. лексички средства (за претпоставка)** | **глаголско време** | **вид реченица** | **негл. лексички средства (за претпоставка)** | **пример на македонски** | **пример на германски** |
| главна реченица | *сепак* | претеритум индикатив | главна реченица | *jedoch* | Тој краток престој некој, сепак, ќе го исползуваше за познанство. (ТГ ЦС 76, 25) | Mancher jedoch nutzte diesen kurzen Aufenthalt für Bekanntschaften. (TG SS 86, 1) |

| | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|
| главна реченица | *веројашно* | плусквам-перфект конјунктив | асидентонска условна реченица | *vermutlich* | Да не отидеше татко ми во затвор, веројатно, на друго ќе му го посветев животот. (ЈК КИ 390, 11) | Wäre mein Vater nicht ins Gefängnis gegangen, hätte ich mein Leben vermutlich etwas anderem gewidmet. (JK KG) |
| главна реченица | *сиѓурно* | würde-форма | главна реченица | *sicher* | Да знаеја луѓето од Федерацијата, [...] сигурно ќе попуштеа, по толкуте скришни и јавни молитви на мајките. (ЛС ВК 151, 26) | Wenn die Leute in der Föderation das wußten,[...] würden sie sicher nachgeben, angesichts so vieler heimlicher und offener Gebete der Mütter. (LS ZZ 185, 18) |
| главна реченица | *сиѓурно* | würde-форма, предлошка синтагма | главна реченица | *sicher* | Зашто, ако заминеше и на негово место се изберете нов секретар, тој, сигурно, веднаш штом ќе ја отвореше касата, ќе дојдеше до тајната директива и можеше да ја активира [...] (ЛС ВК 23, 34) | Doch wenn er zurückträte und man an seiner Stelle einen neuen Sekretär wählte, würde dieser sicher sogleich beim Öffnen des Safes die geheime Weisung finden und sie umsetzen [...] (LS ZZ 27, 2) |

Најголем број од ексцерпираните примери припаѓаат во категоријата глаголски конструкции што изразуваат **повторливост** со употреба на претеритум индикатив, додека претеритумот конјунктив се јавува во значително помал број примери. Неглаголските показатели на повторливост: *immer, ab und zu, von Zeit zu Zeit, manchmal, selten* не се јавуваат во сите примери.

Како еквивалент за минатото-идно време во рамките на ова значење во поголем број случаи се јавува и плусквамперфектот во индикатив и во конјунктив. Во рамките на оваа значенска категорија претеритум индикатив/конјунктив и плусквамперфект индикатив/конјунктив се германските еквиваленти за минатото-идно време во македонскиот јазик.

Втора според застапеност е категоријата за изразување **неизвршено обусловено дејство во минатото**, каде што минатото-идно време во германскиот јазик се предава со претеритум и со плусквамперфект, како дел од главната реченица во рамките на условните зависносложени реченици. Претеритумот може да се јави и во индикатив и во конјунктив при што лексичкото средство *wenn* не е употребено во сите случаи. Плусквамперфектот, исто така, се јавува во индикатив и во конјунктив, но најчесто без присуство на неглаголски показател. Во еден од примерите и сегашното време Präsens во индикатив се јавува како еквивалент за минатото-идно време.

Минатото-идно време за изразување на **претпоставка** е трето според бројот на ексцерпирани примери. И тука, како и во претходните случаи, најчести еквиваленти се претеритумот и плусквамперфектот, со таа разлика што претеритумот се јавува и во индикатив и во конјунктив, а

плусквамперфектот само во конјунктив. Кај некои од примерите се јавува лексичко средство и за изразување претпоставката.

Според бројот на ексцерпирани примери, на следното место е употребата за изразување **минато дејство што следува по некое друго дејство во минатото.** Тука се забележува присуството на претеритум индикатив и на конјунктив како еквивалент во германскиот јазик.

Како дел од употребата на минатото-идно време за изразување **намера,** беше ексцерпиран само еден пример со германски еквивалент во перфект индикатив.

Во рамките на категоријата минато-идно време со **повеќе од едно значење** се забележува испреплетување на двете значења за изразување неизвршено обусловено дејство во минатото и претпоставка, како и еден пример за изразување намера и повторливост. Плусквамперфектот конјунктив е најчестото глаголско време во рамките на оваа категорија, но присутен е и претеритумот индикатив/конјунктив и *würde*-форма како замена за конјунктивот. Забележливо е присуството на лексичките средства: *vielleicht, sicher, vermutlich* што ја зајакнуваат претпоставката кај поголем број двозначни примери.

Од направената анализа може да се заклучи дека најчести германски еквиваленти на минатото-идно време се глаголските времиња претеритум индикатив и конјунктив, и плусквамперфект конјунктив. Значења на минатото-идно време можат да се изразат со сите германски глаголски времиња, освен со футур 1 и со футур 2. Сите глаголски времиња што се јавуваат како еквиваленти во германскиот јазик имаат и други значења надвор од значенскиот опсег на минатото-идно време

Значенската поделба на минатото-идно време, според Блаже Конески, е од суштинско значење при преведувањето на германски јазик. Поради непостоење на ова глаголско време во германскиот јазик, германскиот еквивалент зависи од значењето на минатото-идно време.

БИБЛИОГРАФИЈА:

Единици на кирилица:

Аризанковска, Лидија (2008): Системот на глаголските времиња во македонскиот јазик наспрема словенечкиот и другите јужнословенски јазици. Во: *XXXV научна конференција на XLI меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура,* Охрид, 11-28 VIII 2008.

Бојковска, Емилија (2006): Кратка граматика на германскиот стандарден јазик. Во: Грчева, Ранка / Рау, Петер: *Голем македонско-германски, германско-македонски речник*, Скопје: Магор.

Бојковска, Стојка / Минова-Ѓуркова, Лилјана / Пандев, Димитар и др. (2001): *Македонски јазик за средното образование*. Скопје: Просветно дело.

Гајдова, Убавка (2009): *ЌЕ* - конструкциите и итеративноста, во: *XXXV научна конференција на XLI меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура*. Охрид. 11-28 VIII 2008.

Конески, Блаже (1999): *Граматика на македонскиот литературен јазик*. Скопје: Просветно дело АД, Редакција Детска радост.

Конески, Блаже (1986): *Историја на македонскиот јазик*. Скопје: Култура.

Конески, Кирил (1990): *Глаголските конструкции со „ќе" во македонскиот јазик.* Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков"

Конески, Кирил (1999): *За македонскиот глагол*. Скопје: Детска радост.

Корубин, Благоја (1969): *Јазикот наш денешен. Книга прва.* Скопје: Наша книга.

Минова-Ѓуркова, Лилјана (2000): *Синтакса на македонскиот стандарден јазик.* Скопје: Магор.

Младеновска-Маленко, Билјана (2009): Искажување на минатост во народната проза (Марко Цепенков). Во: *Македонистика 10*. Скопје: Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков".

Пановска-Димкова, Искра (2003): *Видската категорија хабитуалност во македонскиот јазик* (докторска дисертација). Скопје: Универзитет „Св.Кирил и Методиј", Филолошки факултет „Блаже Конески"

Единици на латиница:

Engel, Ulrich (2004): *Deutsche Grammatik.* München: Iudicium

Engel, Ulrich / Ziletić, Zoran (2001): *Kontrastive Analysen Deutsch-Serbisch/Kroatisch: eine Übersicht.* Berlin: de Gruyter.

Eroms, Hans-Werner (2000): *Syntax der deutschen Sprache*. Stuttgart: de Gruyter

Helbig, Gerhard / Buscha, Joachim (1991): *Grammatik der deutschen Sprache*. Ein Handbuch für den Ausländerunterricht. München: Langenscheidt

Hentschel Elke / Vogel M. Petra (Hrsg.) (2009): *Deutsche Morphologie.* Stuttgart: de Gruyter

Hentschel, Elke / Weydt, Harald (2003): *Handbuch der deutschen Grammatik.* Stuttgart: de Gruyter.

DUDEN (1995) : *Grammatik der deutschen Sprache*. Mannheim usw: Dudenverl.

Rein, Kurt (1983): *Einführung in die kontrastive Linguistik*. Darmstadt: Wissenschaftliche Buchgesellschaft.

Reiß, Katharina / Vermeer, J. Hans (1984): *Grundlegung einer allgemeinen Translationstheorie.* Tübingen: Niemeyer.

Luhmann, Niklas (1970): *Soziologische Aufklärung. Aufsätze zur Theorie sozialer Systeme.* Opladen: Westdeutscher Verlag.

Polenz, Peter von (2008): *Deutsche Satzsemantik,* Stuttgart: de Gruyter

Sternemann, Reinhard u. a. (1983): *Einführung in die konfrontative Linguistik.* Leipzig: Enzyklopädie.

Zifonun, Gisela / Hoffmann, Ludger / Strecker, Bruno (1997): *Grammatik der deutschen Sprache, 3 Bde.* Stuttgart: de Gruyter.

Кратенки на изворите

Извори на македонски јазик:

ВА ПС Андоновски, Венко (2008): *Патокот на светот.* Битола: Микена.

РБ МР Бужаровска, Румена (2007): Месо за ручек. Во: *Чкртки.* Скопје: Или-или.

РБ М Бужаровска, Румена (2007): Минути. Во: *Чкртки.* Скопје: Или-или.

РБ Н Бужаровска, Румена (2005): Нора. Во: http://www.templum.com.mk/margina/sodrzina/margina67/buzarovska.htm, 18.04.2010

РБ Ч Бужаровска, Румена (2007): Чкртки. Во: *Чкртки.* Скопје: Или-или.

ТГ ЦС Георгиевски, Ташко (1980): *Црно семе.* Скопје: Македонска книга / Култура / Мисла / Наша книга (прво издание: 1966)

ИД ГК Додовски, Иван (2005): Големиот куфер. Во: *Големиот куфер.* Скопје: Темплум, стр. 27-35.

ИД ЈПФ Додовски, Иван (2005): Јазовци на правниот факултет. Во: *Големиот куфер*. Скопје: Темплум, стр. 53-62.

ЗЗ СМ Зафировски, Зоран (2005): *Stella Maris.* Во: http://www.blesok.com.mk/tekst.asp?lang=mac&tekst=726, 13.04.2010

СЈ В Јаневски, Славко (1976): Внук. Во: *Улица Кловнови и луѓе.* Скопје: Наша книга (=Библиотека врвици), стр. 156-160 (прво издание: Кловнови и луѓе: Скопје 1956)

СЈ КГС Јаневски, Славко (1976): Коњ голем како судбина. Во: *Улица Кловнови и луѓе.* Скопје: Наша книга (=Библиотека врвици) стр. 143-150 (прво издание: Кловнови и луѓе: Скопје 1956)

БК Љ Конески, Блаже (1967): Љубов. Во: *Лозје.* Скопје: Култура (=Блаже Конески: избрани дела во седум книги) стр. 62-85 (прво издание: Лозје 1955)

ЈК КМ Котеска, Јасна (2008): *Комунистичка интима.* Скопје: Темплум, стр. 7-33, 51-56, 389-392

ЛС ВК Старова, Луан (1993): *Времето на козите.* Скопје: Матица македонска

Дела преведени на германски јазик:

VA NW Andonovski, Venko: *Der Nabel der Welt.* Aus dem Makedonischen von: P. Rau (Manuskript)

RB G Buzarovska, Rumena (2009): Gekritzel. In: *Gekritzel.* Aus dem Makedonischen von: A. Sitzmann (Manuskript)

RB M Buzarovska, Rumena: Minuten. In: *Gekritzel.* Aus dem Makedonischen von: A. Sitzmann (im Druck)

RB Buzarovska, Rumena: Zu Mittag Fleisch. In: *Gekritzel.* Aus dem Makedonischen von: A. Sitzmann (im Druck)

RB N Buzarovska, Rumena (2009): *Nora* . Aus dem Makedonischen von: W. Firth. Slovokult. Prosa. In: http://www.slovokult.de/index.php?/pages/buzarovska-nora.html, 18.04.2010

ID GK Dodovski, Ivan (2008): Der große Koffer. In: *Der große Koffer.* Aus dem Makedonischen von: W. Firth. Leipzig: Edition Erata, S. 22-29.

ID DJF Dodovski, Ivan (2008): Die Dachse der Juristischen Fakultät. In: *Der große Koffer*. Aus dem Makedonischen von: W. Firth. Leipzig: Edition Erata, S. 44-52.

TG SS Georgievski, Taško (1974): *Schwarze Saat.* Aus dem Makedonischen von: H. J. Grimm. Berlin und Weimar: Aufbau Verlag (=Edition Neue Texte)

SJ E Janevski, Slavko (1976): Der Enkel. In: *Moderne jugoslawische Prosa.* Aus dem Makedonischen von: B.Sparing. Berlin (DDR): Volk und Welt, S. 31-37

SJ PMS Janevski, Slavko (1972): Ein Pferd, mächtig wie das Schicksal. In: *Petres Lied. Jugoslawische Erzählungen.* Aus dem Makedonischen von: A.Philippsen. Leipzig: Philipp Reclam (=Reclams Universal-Bibliothek), S.293-301.

BK L Koneski, Blaže (1976): Liebe. In: *Jugoslawische Erzähler von Lazarevic bis Andric: Makedonien.* Aus dem Makedonischen von: K. Gutschmidt. Leipzig: Dieterische Verlagsbuchhandlung, S. 517-542.

JK KG Koteska, Jasna: *Kommunistisches Gedächtnis*. Aus dem Makedonischen von: A.Sitzmann - im Manuskript

LS ZZ Starova, Luan (1999): *Zeit der Ziegen*. Aus dem Makedonischen von: R. Mantovani. Zürich: Unionsverlag.

ZZ SM Zafirovski, Zoran: *Stella Maris.* Aus dem Makedonischen von: Will Firth. In: http://www.so-uebersetzen.net/rahmen-autoren/zafirovski.php, 13.04.2010

Bisera Stankovska

*(Zusammenfassung)*

Das Thema dieser Analyse ist die semantische Klassifizierung des makedonischen Tempus *Minato-idno* und seine deutschen Äquivalente an den Beispielen der mazedonischen Prosatexte und ihrer deutschen Übersetzungen, mit besonderem Schwerpunkt auf Probleme, die bei der Klassifizierung von zwei- oder mehrdeutigen Beispielen in beiden Sprachen auftauchen. Die Merkmale dieser Beispiele in der makedonischen und deutschen Sprache zeigen Unterschiede, aber auch viele Gemeinsamkeiten aus semantischer Sicht, trotz der völligen Abwesenheit von morphologischen und semantischen Äquivalenten in deutscher Sprache.

*Јасминка Делова - Силјанова*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И „КИТКА“ ОД КАРЕЛ ЈАРОМИР ЕРБЕН

(по повод 90 години од раѓањето на Бл.Конески
и 200 години од раѓањето на К.Ј.Ербен)

Преведувачите што ја овозможуваат размената на убавината на зборот меѓу народите им подаваат раце на своите колеги преку планини и океани. Не еднаш на пазарот ја донесуваат својата кожа, но со неа и сопственото срце на дланка. „Тие се граѓани на светот што ја предаваат штафетата на пријателството и на мирот со зборовите: Traducteurs de tous les pays, unisses – vous! (Преведувачи од сите земји, обединете се!)“. (Nečko: 2000)

Преводот може да се смета за израз на творечка индивидуалност на преведувачот. Според тоа се определува нивото на личниот стил на преведувачот и на неговата лична интерпретација во конечното создавање на делото. Преведувачот е автор поврзан со своето време и со својот народ. Неговата поетика можеме да ја проучуваме како пример за разлики во книжевниот развој на два народа, разлики меѓу поетиките на две епохи. (J. Levý: стр.33)

За потребата од преведување Бл. Конески ќе каже:
„...целокупниот човечки опит сведочи дека секогаш била присутна потребата и желбата да се искаже со свои зборови некоја важна уметничка порака на туѓ јазик. Тоа значи дека се постигнал извесен еквивалент во пренесувањето на духовните вредности од еден јазик на друг, еквивалент што секогаш донесувал многу повеќе од она што се губело со ништењето на јазичните одлики“.[1]

Со преведувањето од еден јазик на друг, всушност, се ставаат на проба можностите за преведување на дадениот јазик во конфронтација со преведуваниот јазик, односно со јазикот на кој се преведува.

Блаже Конески, покрај тоа што е врвен македонски поет, истакнат и афирмиран лингвист од неизмерно значење за македонската лингвистичка наука, тој е и врвен македонски преведувач. Преведувал од многу

[1] Бл. Конески: За поетскиот превод во: Стремеж, 1 1980, 92-95

јазици: германски, руски, полски, српски, словенечки и од чешки јазик. На листата имиња на истакнати чешки поети што се познати не само во својата земја, но и надвор од неа.

Изборот на поети чии песни ги препеал се Карел Хинек Маха, потоа Карел Јаромир Ербен со песната „Китка", Јан Неруда, Петар Безруч и двајцата поети претставници на пролетерско-социјалната поезија кон која припаѓа и претставникот од подоцнежниот период, Јиржи Волкер. На крај, во изборот е застапен поетот Витеслав Незвал, претставник и творец на современата чешка модерна поезија, кој пишувал песни со социјална и со ангажирана модерна поезија. Твори во духот на поетизмот и бил, ако така може да се каже, глава на суреалистичката група во Чешка. [2]

Сите овие автори, претставници на повеќе и на различни правци, претставници од различни периоди на живеење и на творење, со своите творби на еден или на друг начин произлегуваат во своето творештво од народната поезија, од народното творештво, како што произлегува и самиот автор на препевите, Бл. Конески. По сè изгледа токму со таа замисла Бл. Конески го направил овој избор на чешка поезија.

Изборот на препевите на Бл. Конески излегле од печат уште во далечната 1957 г. во списанието „Млада литература" 7, бр. 10, за подоцна, сите препеви од сите јазици да излезат во една книга во 1972 г. и подоцна во 1983 г., која претставува една алка од синџирот на творби на Бл. Конески.

Во нашиот осврт ќе се задржиме на песната *Кишка* во препев на Блаже Конески. Поттик да ја изберам токму оваа песна, преведена од Блаже Конески, е што оваа година во Чешка се одбележуваат 200 години од раѓањето на Карел Јаромир Ербен. Во негова чест се организираат изложби, семинари, предавања и нека и ова биде дел од тоа одбележување.

Карел Јаромир Ербен е собирач и издавач на фолклорни текстови, стари книжевни споменици и архивни документи, преведувач и поет. Важност и тежиште на своите интереси му давал на фолклорот, пред сè, на чешките народни песни. Тој многу патувал по чешките села и тоа му овозможувало да го собира народното усно творештво. Собраниот материјал го издал во неколку изданија, убеден дека народната литература треба да произлегува од етничката основа, која се содржи во народните песни, легенди и обичаи.

Напишал само една поетска збирка со наслов „Китка" или во оригиналниот назив - Kytice. Издадена е во 1853 г. и содржи многу романтични црти, но ги избегнува типичните карактеристики на романтизмот. Збирката припаѓа на класичниот фонд на чешката поезија од втората половина на 19 век, која изникнала како резултат на долгогодишното

---

[2] Д. Роус: Препевите на Блаже Конески од чешки јазик, во: зб. Од Меѓународниот научен собир „Придонесот на Блаже Конески за македонската култура" 1999 г.

проучување на народното творештво. Жанровски претставува лирско-епски песни во форма на народни балади.

Напишана е во време кога книжевниците ја проучуваат народната поезија, во времето на револуција во европските земји, во време кога во Чешка владее Бах со австроунгарски апсолутизам. Во тој период литературата си поставува повисоки цели отколку оние само да го забавува читателот. Делото во своето време има цел да го шири чешкиот јазик и култура.

Збирката „Китка“ содржи 13 балади што претставуваат тажни песни со трагичен крај, повеќето од нив пишувани во форма на дијалог. Првата од нив, *Китка*, е препеана од Бл. Конески. Таа е од суштинска важност и другите песни се надоврзуваат на неа како китки/цветови. Во оваа збирка авторот тематски ги оживувал претежно народните легенди потпрени на народното усно творештво и на тој начин претставува слика на дамнешните народни претстави и погледи на животот. Во неа авторот го прикажува односот на човекот кон околниот свет, ја открива таинственоста која и тогаш предизвикувала љубопитност кај луѓето.

Збирката „Китка“ претставува народна митолошка балада што живее со конфликтот меѓу човекот и природата, меѓу желбите и однесувањето на поединецот и меѓу редот, опфатени во текот на животот и на природниот тек. Авторот критички го разгледува поединецот, а не со восхит. Во неа се преплетуваат и се спојуваат приказните/настаните со размислување и со опишување, раскажување со директен говор на ликовите. Таквото мешање на епското, лирското и на драмското, кое згора на тоа се случува на мала територија, им одговарало на романтичарите – можело да биде полно со премолчувања и со таинствени претскажувања.

Основа на „Китка“ се чешките легенди кои Ербен како научник-собирач добро ги познавал и кои како поет успеал да ги преобрази во совршен уметнички облик.

Не се трудел да го претстави современиот живот. Неговите јунаци се сместени во неопределено време и за нивните приказни не е одлучувачка општествената средина. Каде и да се случува настанот, тој не е предизвикан од местото на трагичното случување. Драматичниот конфликт произлегува од карактерните особености. Прашањето за човековите односи се концентрира на проблемот на вината и на казната.

Како најосновна црта на митското мислење, Ербен ги смета судбината и задолжителноста. Немоќниот човек од дамнешните времиња поставен наспроти уништувачките сили на природата, обиколени со таинствености кои со разумот не можел да си ги објасни, се трудел во тој свет да внесе барем малку ред.

Од постојаното повторување на разните природни појави извлекол заклучок дека со сите настани владее некој непроменлив закон – судбината. Овој закон нашите предци го пренеле и на моралниот свет.

Ербен отфрла каква и да е побуна против оваа законитост. Секое пречекорување на границата која натприродните сили ја определиле за луѓето, води кон човечко уништување.

Ербеновата неподготвеност за каква и да е побуна против судбината и против желбата да се почитува редот, делумно произлегувала и од разочараните надежи од 1848 г. „Китка“ носи траги од задушливиот воздух на политичка неслобода во годините на Револуцијата. Вербата во иднината на народот може да се види во песната *Кишка*.

Песната *Кишка* е прва песна во Збирката и е носител на насловот на целата збирка. Таа е етимолошка, заедно со тркалото на животот во природата, заедно со соживотот на човекот со природата е употребено средство – превтелување.

Во неа, во првите три строфи, се објаснува називот на растението мајчина душичка и во неа се содржи желбата Збирката да ја прикаже блискоста на сите словенски народи.

Оваа песна е добар пример за поларитетот на животот и на смртта. Води кон заклучок дека мртвите не се ослободени од своите земски должности, одговорности и грижи. Во *Кишка* смртта не се сфаќа како нешто конечно, токму спротивното, според Ербен со смртта започнува задгробниот живот.

Лирско-епската песна *Кишка* зборува за љубовта на мајката кон детето што не може да ја уништи ниту смртта. Таа само го менува својот облик: мирисот на цвеќето мајчина душичка сирачињата ги потсетува на здивот на мајката.

Вториот дел - идејното јадро на песната упатува на мртвата мајка, која, всушност, ја втелува мајката-татковина. Нејзините деца нема никогаш да ја заборават и ќе ѝ останат верни. Како што секој ја сака својата мајка, така треба да ја сака и својата татковина. Затоа цветот во вториот дел од песната станува симбол на татковината.

Оваа збирка на Ербен е сосема надвременска. Обработката на „Китка“ од Ербен нашла многу форми. Благодарение на оваа збирка Ербен станал основач на модерната чешка балада и бесмртен поет.

Песните се пишувани со гномски стих што се карактеризира со краткост и со згуснатост. Низа поетски средства се претставени со ономатопеја, споредби, метафори, епитети, персонификација, живи дијалози и описи на ликовите и на средината со романтичарски елементи. Баладите лесно се памтат благодарение на правилните ритам и рима.

Да видиме како Бл. Конески ја превел оваа песна на македонски јазик.

Поезијата е врзан говор, со повеќе врски, неретко и со бројот на слогови во стихот. Песната *Китка* се состои од шест строфи со по четири стиха, во кои Ербен доследно се додржува на бројот на слогови по следнава шема:

единаесет
осум
единаесет
осум.

Системските предиспозиции за тоа, во чешкиот или во македонскиот превод, без проблем да биде одржан бројот на слогови во стихот на оригиналот, зависи во значителна мера на т.н. семантичка густина на дадениот јазик-оригинал и јазикот на кој се преведува, односно на тоа колку слогови се потребни за да се изрази истата семантичка содржина. Треба да се има предвид дека јазикот на поезијата може да биде позбиен отколку јазикот на прозата или на другите жанрови. Семантичката густина на секој јазик зависи не само од просечната должина на зборот туку и од неговата граматичка структура. На пример, релативно помалата семантичка густина на македонскиот јазик, во однос на чешкиот, е како резултат на поголемата просечна должина на зборот што расте со постпозитивниот член, но и со аналитичката структура на македонскиот јазик, посебно со изразувањето на падежните односи во реченицата со помош на предлози. Од тоа произлегува дека македонскиот превод на песната има предиспозиции да биде подолг отколку оригиналот на чешки јазик, на пример.

Ако се преведува од јазик со поголема семантичка густина, по правило мора да се редуцира содржината, евентуално изразот колку е можно лексички и синтаксички да се кондензира.

Оттука е јасно дека преведувачот, во овој случај Конески, се исправил пред една не многу лесна задача, а тоа е додржување на бројот на слогови во стиховите на песната *Китка*.

Затоа, во преводот на македонски можеме да забележиме извесни отстапувања од утврдениот број слогови во оригиналот.

Имено, во првата строфа од песната во последниот стих имаме отстапување во бројот на слогови, па наместо осум има девет слогови:

| | |
|---|---|
| a matičku svou hledaly | По мајка ширеле рачиња. |

Тука е јасно дека отстапувањето е направено во корист на римата, за која ќе стане збор подолу во текстот.

И во другите строфи исто така има отстапувања во бројот на слогови, еве примери:

| | |
|---|---|
| a vtělila se v drobnolistý kvítek | И се престорила во<br>дробничко цвеќе |

| | |
|---|---|
| -- | |
| poznaly ji a plesaly; | Од радост децата бликале; |
| a prostý kvítek, v něm majíc útěchu, | и скромниот цветец, што кротко ги тешел |
| mateřídouškou nazvaly. -- | мајчина душичка си го завикале. |
| -- | |
| vy prosté naše pověsti, | О прости сказни од предеда! |
| komu mám tebe přinésti? | Кому ли да те предадам? |
| -- | |
| ozdobně stužkou ovinu; | Со лична превеска свилена; |
| -- | |
| Snad že se najde dcera mateřina, | Може у мајка ќерка да расла |
| jíž mile dech tvůj zavoní; | Што твојот мирис го жедува; |
| snad že i najdeš některého syna, | Може и син да најдеш што срце |

Римата е звучно согласување на крајните слогови во стихот. Секој јазик има различни можности за правење рима. Овие можности зависат од т.н. тип на јазикот (флективен, аналитички, аглутинативен и сл.), од неговиот акцент, карактерот на слогот, од должината на зборовите и сл. Било и статистички докажано дека синтетичките јазици имаат многу поголеми комбинациски предиспозиции за правење рима, отколку аналитичките јазици, каков што е македонскиот. Потенцијалното богатство на секој јазик е дадено статистички со бројот на акустички различното завршување на лексикалните единици (Levý:1998). Затоа е природно кај флективните јазици со богато развиени наставки (како чешкиот) ова богатство да е поголемо отколку, на пример, во македонскиот јазик. Можностите на системот за правење рима истовремено врши влијание и врз фреквенцијата на поединечните типови и претставуваат естетски критериуми за нивната употреба во стихот.

Во песната *Кишка* и римата е определена по одредена шема според која авторот целосно се придржува. Редоследот на римата е од типот: абаб

Преведувачот во голем дел се труди да го додржи редоследот на римата, но најголема отстапка прави во последната строфа:

| | |
|---|---|
| Snad že se najde dcera **mateřina**, | Може у мајка ќерка да **расла** |
| jíž mile dech tvůj zavoní; | Што твојот мирис го жедува; |
| snad že i najdeš některého **syna,** | Може и син да најдеш што **срце** |
| jenž k tobě srdce nakloní! | Кон тебе ќе наведува. |

Во корист на римата преведувачот додава и дополнителни зборови и форми, како на пр:

| | |
|---|---|
| I zželelo se matce milých dítek; | Ја здоболело за нив мајка **веќе;** |
| duše její se vrátila | Душата ѝ се вратила, |
| a vtělila se v drobnolistý kvítek, | И се престорила во дробничко **цвеќе**, |
| jímž mohylu svou pokryla. | На гробот корен фатила |
| | |
| Poznaly dítky matičku po dechu, | По здихот мајка ја познале **беше**, |
| poznaly ji a plesaly; | Од радост децата бликале; |
| a prostý kvítek, v něm majíc útěchu, | и скромниот цветец, |
| | што кротко ги **тешел**, |
| mateřídouškou nazvaly. | мајчина душичка си го завикале. |

Лексичките средства што се употребени во преводот на песната, исто така, се различни од оние во оригиналот. Ќе се задржиме на некои поспецифични разлики. Во првата строфа, Ербен го употребил глаголот **бара**, додека Конески тоа го заменил со **шири рачиња**:

| | |
|---|---|
| i přicházely každičkého rána | Секое утро на гробот се брале, |
| a matičku svou **hledaly**. | По мајка **ширеле рачиња** |

Во втората строфа кога душата на мајката **се втелува** во дробниот цвет, преведувачот го употребил зборот **престори**:

| | |
|---|---|
| a **vtělila se** v drobnolistý kvítek, | И **се престорила** во дробничко цвеќе, |
| jímž mohylu svou pokryla. | На гробот корен фатила. |

И уште еден пример, а тоа е во вториот дел на песната кога авторот упатува на тоа дека мајката е, всушност, **татковината** (татковината е во множина, асоцира на сите словенски земји, на што упатува и следниот стих) која треба да се сака како мајката, наместо татковина, Конески го употребува **нашинска** (и тоа во еднина), да видиме како изгледа тоа:

| | |
|---|---|
| Mateřídouško **vlasti** naší milé, | Мајчина душичке, **нашинска**, драга, |
| vy prosté naše pověsti, | О прости, сказни од предеда! |

Ставовите на теоретичарите и на практичарите на книжевниот превод се разликуваат по многу прашања. Најчести и најизразени се различните мислења во поглед на преведувањето на поезијата. Теоријата и практиката не еднаш го поставиле прашањето за тоа како треба да изгледа оптималниот превод, односно препев и кој е оптимален преведувач. Иако одговорите на овие прашања се најразлични, постои сосема јасна општа претстава што сѐ е неопходно да се почитува при преводот на поезијата, на што може да се направат отстапки за преводот да биде колку

што може поверен, поточен и истовремено естетски да соодветствува на оригиналот.

При преведувањето на поезијата е неопходно во многу поголема мера отколку при преводот на прозата да се следи односот на содржината и формата. Од аспект на граматичкото доловување на песната потребно е преведувачот да биде филолог, но само под услов тој филолог да има смисла за поезија и за играње со јазикот.

Во ликот на Блаже Конески токму е сублимиран филологот со поетот. Во тој случај, можеме да бидеме спокојни со успешноста на преводот на поезијата.

За важноста на преводот и за своето искуство со него, самиот Конески ќе каже: „Своите поетски преводи ги сметам како интегрален дел на својата поетска вредност, на онаа низа македонски стихови што сум ги оформил. Често пати преведувањето уродуваше со опит што можеше да ми послужи во индивидуалното поетско творештво. Што се однесува до јазикот, успешната транспозиција на некои поетски творби од познати светски автори ми влеваше потребна вера во можностите на нашата поетска експресија“[3].

ЛИТЕРАТУРА:

Bohuš Balajka 1995 „Přehledné dějiny literatury I“ Fortuna, Praha

Kol. Autorů 1997 „Česká literatura 2 Od romantismu do symbolismu (19. století)“ Nakladatelství LN, Praha

Д. Роус 1999 „Препевите на Блаже Конески од чешки јазик“ во: Зборник од Меѓународниот научен собир „Придонесот на Блаже Конески за македонската култура“ Филолошки факултет „Блаже Конески“ Скопје

Бл. Конески 1990 „Песни и препеви“ Култура Скопје

K.J.Erben 2008 „Kytice“ Academia Praha

Јанчулева, Роус 1997 „Националното и историското во уметничкото дело на Абаџиев како посебен предизвик во преведувањето“ во: Зборник на XXII Научна дискусија на XXVIII Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура -Скопје

J. Levý 1998 „Umění překladů“ Ivo Železný Praha

Kol. autorů 2003 „Překladání a čeština“ HHP Praha

B. Hečko 2000 „Dobrodružství překladu“ Ivo Železný, Praha.

[3] Јован Поповски: Разговори со венценосците, Струшки вечери на поезијата, Струга, 1983, 114-118

*Анита Кузманоска*

# „ЕУФЕМИЗМИТЕ ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК“

Јазикот е средство, преку кое човекот може да ги изрази своите идеи, ставови и чувства. Човекот, преку избор на зборови, со сето богатство на нивните значења и форми и нивната комбинација, може тие мисли и чувства да ги засили или да ги ублажи во зависност од ситуацијата во која се наоѓа и од целта или ефектот што сака да го постигне кај соговорникот. Тоа може да се постигне, меѓу другото, и со употреба на обележаните зборови како што се еуфемизмите (мелиоративи) или дисфемизмите (депресијативи).

Во последно време, поради сè поголемата употреба и значење на политички коректните зборови, или еуфемизмите, во секојдневната комуникација, сè почесто овој феномен е тема на современи семантички, прагмалингвистички и социолингвистички истражувања, а веќе станаа и предмет на интерес на лексикографски дела во некои јазици.

Зборот „еуфемизам“ доаѓа од грчкиот збор „*euphêmismos*“ , каде што „*eu*“ значи, добро, благо, а „*phemi*“ значи зборувам. Тоа се оние зборови, јазични облици или изрази по кои се посегнува во комуникацијата кога треба да се замени некој непријатен или непристоен збор, кој упатува на референт кој има *конвенционално* непристојна асоцијација. КОНВЕНЦИОНАЛНО, бидејќи она што е непристојно во една може да биде пристојно во друга култура и обратно. Значи, она што се подразбира под еуфемизам е поврзано со обичаите и со етичките норми, со народната традиција и култура и со конвенцијата на општествената комуникација.

Со оглед на тоа што француската и македонската култура имаат исти норми и конвенции при општењето, заклучивме дека можеме, во ова излагање, да ја споредуваме употребата на еуфемизмите во овие два јазика. Во ова излагање ќе ги разгледаме областите од животот во кои почесто се употребуваат еуфемизмите во општествената и во јавната комуникација, во францускиот и во македонскиот јазик, и ќе ги испитаме средствата со кои тие се изразуваат во едниот и во другиот јазик.

Феноменот на еуфемизација постоел отсекогаш. Во времето на примитивните општества постоеле еуфемизми од суеверие или зборови со

кои се заменувале забранетите зборови или *табуа,* кои се однесувале на имињата на натприродните суштества, на кралевите, на племенските главатари, на свештениците или вражалците, на опасните болести, штетните животни или на одредени географски области. Во XVII век, во Франција, познат е периодот на *прециозноста, (*la *préciosité,)* период кога дамите од високото општество ја разубавуваат секојдневната реалност, и секој поим кој го сметаат за многу обичен, го заменуваат со друг термин кој, според нив, звучи поубаво, попрефинето. Така на пример:
– „фотелја“, „fauteuil“, се нарекува „la commodité de la conversation“ или „удобност на разговорите“
– „панталони“, „pantalons“, се претвора во „les indispensables“ или „неопходните“
– „метла“, „balai“, се менува во „instrument de la propreté“ (во превод, „инструмент на чистотата“)
– за „да се биде бремена“ , „être enceinte“, се употребува изразот „sentir les contre-coups de l’amour permis“ или „да ги почувствуваш последиците од дозволената љубов“.

Овие примери навистина предизвикуваат потсмев, па драматургот Молиер, со пиесата „*Les précieuses ridicule*“, изведена во 1959 год., го популаризира ова движење. Овие еуфемизми се нарекуваат и *„лажни еуфемизми“.*

За време на владеењето на Сталин, политичарите користеле изнасилено стручен јазик, полн со перифрази, речиси неразбирлив, кои имале за цел да го убедат и да го придобијат народот. Тој јазик, на руски, се нарекувал „*dubovy jasyk*“ (јазик тврд како даб). Овој израз подоцна влегува во лексиката на францускиот јазик како „langue de bois“, со истото значење како и во рускиот јазик.

Кон крајот на 80-тите години, во Обединетите Нации се појавува терминот „politically correct“ / „politiquement correct“ на француски или „политичка коректност“ , што ја пренесува идејата дека сите луѓе се исти и не треба да се маргинализираат одредени групи луѓе (коишто се двојно маргинализирани, прво од општеството, па потоа од јазикот). Тоа ново „правило во изразувањето“ ќе го замени секој збор или израз кој би можел да шокира или да навреди одредена група луѓе. Тој феномен е бргу прифатен насекаде во светот и надминувајќи го доменот на јазикот, станува и начин на мислење, на битисување, па дури и животен стил кој го негува сензибилитетот, толеранцијата и почитувањето во однос на расата, полот, сексуалната ориентација, националноста, религијата, возраста, физичкиот хендикеп и секоја друга карактеристика.

Денес, во секојдневната комуникација во модерното општество, значајно е да се остави добар впечаток кај соговорникот, а тоа може да се постигне преку вештиот, разубавен говор, полн со еуфемизми. Повеќе јавни личности, новинари, политичари, колумнисти во светот, па и кај

нас, користат допадлив, вешт, разубавен говор, некогаш со цел наивно да разубават некоја идеја или факт, а некогаш со цел суптилно да се ублажат или да се обликуваат некои деликатни факти или настани за да се проголтаат полесно. Во контекст на притисоците од поборниците за човековите права, од антирасистите, од феминистките, некои зборови се исфрлија од употреба, станаа забранети, табуа; тие не се изговараат од страв да не се повредат некои чувствителни категории луѓе. Тоа е до таа мера изразено, што често, исказот, пренатрупан со заобиколни зборови, е толку општ, што станува нејасен и неразбирлив.

Во делот што ќе следува ќе изнесеме неколку примери на еуфемизми во францускиот и во македонскиот јазик во областите во кои најчесто се среќаваат еуфемизмите. А тоа се: еуфемизми на тема *смрт* (кои во двете култури, и во француската и во македонската, се застапени во најголем број), на тема *учтивост* и *пристојност*, на тема *физички недостатоци*, *професии, раси, хендикепирани лица.* Потоа ќе следуваат примери за еуфемизми на тема *војна, политика, економија, образование*. Во интерес на времето ќе дадеме само неколку примери од секоја од споменатите теми :

**Неколку примери за еуфемизми на тема смрт:**

1. mort / mourir > „во ублажена форма“ n'est plus parmi nous, est décédé, n'est plus
de ce monde, a disparu, il fait un voyage vers l'au-delà, défunt...“

умрен /умира > „отиде, замина, не е повеќе меѓу нас, почина, си замина..., го зеде господ, ја загуби битката (со болеста), го загуби животот / го положи животот, покоен“

**Неколку примери за еуфемизми за покажување учтивост, пристојност :**

1. les toilettes > “ lieu d'aisance”, “le petit coin”
клозет ( кој бил некогаш еуфемизам ) станува „тоалет“,
или познатиот фразеолошкиот израз là où le roi va à, во превод
„таму каде што царот одел пеш“.

2. prostituée > „femme de la rue“, „travailleuse du sexe“
проститутка > „ноќна дама“,
prostitution > „le plus vieux métier du monde“
проституција > „најстариот занает (на светот)“

3. violer > „abuser de quelqu'un“
силува > „врши полов напад“

4. coucher avec quelqu'un > „avoir des relations intimes avec quelqu'un"
   води љубов > „спие " / „има интимни односи"

**Неколку примери за еуфемизми за прикривање физички недостатоци :**

1. maigre > „svelte"
   слаба > „вита"

2. gros, obèse > „surpoids", „surcharge pondérale"
   дебел > „со прекумерна тежина"
   дебела > „полничка", „елегантно пополнета"

3. со голем нос > „со изразен нос"

4. une femme avec une grosse poitrine > „une femme avec un poitrine *avantageuse* "
   жена со големи гради > „жена со изразени гради"

5. nain > „personne à verticalité réduite", „à croissance limitée", „verticalement défavorisée"
   џуџе > „човек со низок раст"

**Неколку примери за еуфемизми за разубавување на некои професии :**

1. femme de ménage > „technicienne de surface"
   чистачка > „хигиеничарка"
2. secrétaire > „assistante"
   секретарка > „АТС" (административно-технички службеник)
3. caissière > „hôtesse de caisse"
   касиерка > #
4. surveillant, gardien > „agent de sécurité"
   чувар > #
5. employeur > „directeur en resource humaine"
   работодавец > „директор на човечки ресурси"

**Неколку примери за еуфемизми кога станува збор за раси :**

1. un noir > „un afroaméricain"
   Црнец > „Афроамериканец"
1. Juif > „personne de religion juive", „peuple du livre"
   Евреин > #
2. race > „éthnie"
   раса > „етнос"
3. gitan > „rom"
   Циган > „Ром"

**Неколку примери за еуфемизми кога станува збор за хендикепирани лица:**

1. handicapé / infirme > „non- performant , personne à mobilité réduite"
   хендикепирани > „лица со посебни потреби, лица со интелектуална попреченост"
2. луд > „умно болен, душевно болен"
3. aveugle > „non-voyant "
   слеп > „лице со оштетен вид"
4. sourd > „mal-entendant"
   глув > „лице со оштетен слух"

**Други еуфемизми:**

1. sale > „peu propre"
   валкано > „нечисто"
2. argent > „moyen financier"
   пари > „финансиски средства"
3. nu > #
   гол > „како од мајка роден"
4. orphelin > #
   сираци > „деца без родители и родителска грижа"
5. bagarre > „accrochage"
   тепачка > „физичка пресметка"
   караница > „вербална расправија"
6. un clochard > „un SDF (Sans Domicile Fixe )"
   клошар > „бездомник"
7. vieux > „personnes âgées" , „personnes de 3e âge"
   стари > „стари лица" , „лица во поодминати години"

**Еуфемизирани имиња на институции:**

1. Maison de retraite > „Maison de repos"
   Старски дом > „Дом за стари лица"/ „Центар за грижа на стари лица"
2. hôpital psychiatrique > #
   лудница > „Болница за ментално здравје"/ „Болница за душевни болести"

**Неколку примери за еуфемизми на тема војна:**

1. attaque , guerre > „opération militaire"
   воен напад > „воена операција, воена интервенција"
2. guerre > „action militaire"
   напад, војна > „воена акција, опција"
3. tirer > „ouvrir le feu"
   пука > „отвора оган"
4. victimes de civils > „dommages collatéraux"

починати воени цивили > „колатерална штета“

5. tirs venant de son propre camp > „tirs amis“
   истрели од сопствената страна > „пријателски оган“

**<u>Во конфликтот од 2001 г. се користеа овие еуфемизми :</u>**

засилени напади > „засилени активности“
воен напад „вооружени дејства“
медијатори, посредувачи > „олеснувачи“
бегалци > „привремено раселени лица“
војна > „безбедносна криза“, „конфликт“, „криза“

**Неколку примери за еуфемизми на тема политика:**

1. questions non réglées > „questions ouvertes“
   нерешени проблеми > „отворени прашања“
2. divergences > „différents“
   несогласувања > „разлики“
3. privilège d'un certain groupe éthnique ou racial > „discrimination positive“ привилегија на одредена етничка група или раса со цел да се изедначат разликите > „позитивна дискриминација“

**Неколку примери за еуфемизми на тема економија:**

1. récession > „croissance négative“
   рецесија > „негативен раст“
2. le personnel > „ressource humaine, potentiel humain“
   персонал > „човечки ресурси“
3. pauvres > „personnes défavorisées“
   сиромаси > „лица со скромни примања“
4. privatisation > „ouverture du capital“
   приватизација > #
5. grève > „mouvement social“
   штрајк > #
6. travail à la chaine > „organisation en lignes de production“ #
7. licenciement > „offre de départ, adaptation des ressources“, „reconstruction“
   отпуштање од работа > „реконструкција, реорганизација“
8. hausse des prix, des tarifs > „réajustement“
   покачување на цените > „нагорна корекција на цените“
9. chômage > „précarité“
   невработеност > #

**Неколку примери за еуфемизми на тема образование:**

1. les notes > „les résultats“
   оценки > „резултати“

2. #

единица > „слаба оценка“

3. programmes trop chargés > „programmes inadéquats“

многу обемни програми > „несоодветни програми“

4. enfant turbulent > „enfant indiscipliné“

немирно дете > „палаво дете“

5. noter > „évaluer“

оценува > „евалуира“

По овие примери може да се забележи дека еуфемизмите се навистина фреквентни во комуникацијата, и тоа во речиси сите области на човековото живеење, како во францускиот така и во македонскиот јазик. Сепак може да се воочи една поголема застапеност на еуфемизмите во францускиот јазик во областа на економијата.

II. **Средства за еуфемизација**

Средствата за градење на еуфемизмите можат да бидат **вербални** и **невербални**

**1. Вербални средства за еуфемизација се:**

А) префиксите

Во францускиот јазик:

префиксите „non“ et „contre“, пр.: „non-voyant“ et „contre-vérité“

Во македонскиот јазик :

префиксите „не-“ и „под-“, пр.: „невистини“ , „подлажува / поткрадува“

Б) суфикси

Во францускиот јазик : нема суфикси, но има редупликација на почетните

букви ( или „gérmination“ , на француски): пр. folle (луда) > fofolle (малку луда)

Во македонскиот јазик: со помош на деминутивно-хипокористичка форма

и со суфиксот „-чка“

пр. полна > „полничка“

лоша > „лошичка“

На тој начин се постигнува ублажување

В) позајмување од други јазици

• Од стручниот јазик
Во медицината, на пример : „uriner“ / „уринира“

•Од странските јазици
пр. homosexuel > „gay“
хомосексуалец > „геј“
малтретирање на работно место > „mobing“
un noir > „un black“

Г) акроними

Акронимите се многу застапени во францускиот јазик.
пр. un clochard > SDF (Sans Domicile Fixe)
un avortement > IVG ( Interruption Volontaire de la Grossesse)
un taudis > HLM (Habitation à Loyer Modéré)
сида > ХИВ

**Стилски фигури**

Бидејќи реторичките фигури претставуваат посебни средства за убедување, допаѓање и за импресионирање, се разбира дека многу стилски фигури ќе се најдат во следниве примери како начин за ублажување.

Како стилска фигура за ублажување на прво место е:

**литотата** *(фигура најблиска до еуфемизмите)*
(Ублажување, намалување на една карактеристика на предметот, лицето, на состојбата)
Стилска фигура со која се мисли многу повеќе отколку што е кажано
пр. Il est assez fatigué > „il est gravement malade“
Не е баш сјајно > „лошо е“
Не е најсимпатичен > „антипатичен е“

**метафората**
*(Се однесува на употребата на некој збор што именува / означува некоја класа на предмети, појави и сл., за карактеризирање или за именување на објект што припаѓа на друга класа, врз основа на каков било однос меѓу двете класи.)*

1. la mort > „voyageuse de la nuit“
   смрт > #
2. voler > #
   краде > „има лепливи прсти“

**перифразата**

*( Замена на името на еден предмет или лице со опсен израз. )*

1. chômeur > „demandeur d'emploi"
   невработен > #
2. vieux > „personnes de 3e âge"
   старци > „стари лица, лица во поодминати години"

**метонимијата**

*(Именување на предмет, лице или на појава со име на друг предмет, лице или појава, при што меѓу нив има некаква врска, некаков однос: содржина наместо сад / предмет наместо материјал ...)*

1. Il s'est blessé le postérieur > „Il s'est blessé à la selle"
   Тој е по алкохолот > „Тој е по чашката"

**оксиморонот**

*( Означува спојување на два спротивни поими)*

1. „discrimination positive"
   позитивна дискриминација
2. „tirs amis"
   „пријателски оган"
3. „guerre humanitaire"
   „хуманитарна војна"

Постојат уште многу други средства за ублажување на мислата. Тоа се интонацијата, множината во францускиот јазик, употребата на минато определено несвршено време во францускиот и во македонскиот јазик, или кондиционал (conditionnel) во францускиот јазик, употребата на фразеолошки изрази, елипсата и други средства.

**6. Невербални средства за еуфемизација (или индиректни средства, според Бали)**

Во комуникацијата меѓу двајца говорители ублажување на исказот може да се постигне и со помош на невербални средства или со мимика.

- **Мимика на наводници (со прстите)**

Често можеме да забележиме како луѓето, кога зборуваат и кога изговараат одредени термини, за да ги ублажат, ги собираат показалецот и средниот прст на двете раце, имитирајќи ги наводниците во пишаниот јазик. Оваа мимика покажува колку говорителот е внимателен во употре-

бата на зборовите и колку се грижи за соговорникот, но и за впечатокот што ќе го остави.

- **Контактот со очите**

Ако ја споредиме фреквентноста на употребата на еуфемизмите во Франција и во Македонија, ќе забележиме дека тие се многу повеќе застапени во комуникацијата во францускиот јазик и во францускoто општество. Но бројот на средствата со кои може да се ублажи една мисла е импресивен и во едниот и во другиот јазик. Од една страна, тој факт укажува дека човекот навистина покажува голема креативност во изразувањето, но од друга страна, покажува и во колкава мера се одбегнуваат прецизните поими во комуникацијата.

Може да се запрашаме кои би можеле да бидат последиците за општеството од една ваква тенденција. Со наметнувањето на правилото за политичка коректност, секоја индивидуа почнува да си ги одмерува своите зборови и да врши автоцензура, од страв исказот да не биде класифициран како политички или лингвистички некоректен.

Ако се анализира јазикот со кој комуницираме денес, а особено јазикот на медиумите, ќе забележиме дека покрај фреквентната употреба на еуфемизмите и другите стилски фигури кои служат за ублажување, се користат и именски синтагми во изобилство, безлични форми, синтаксички апстракции, пасивни конструкции што ја деградираат пораката. Информацијата тогаш станува нејасна, често двосмислена и неразбирлива и за учениот човек. Во таков јазик, значењето на зборовите е сведено на минимум, и опишувањето на реалноста и на светот околу нас станува ограничена операција. Дали еден ваков начин на изразување не е средство за манипулација? Политички коректниот јазик му оневозможува на човечкиот ум да разликува невистина од вистина, и на тој начин го фаворизира едноумието, бидејќи за кое било прашање прифатливо е само едно мислење.

Доколку од еден јазик се избришат значителен број зборови (тие зборови се заменети со поопшти и понејасни зборови), тогаш јазикот осиромашува. А ако јазикот стане сиромашен, тогаш мислата која нема веќе можност да се искаже целосно исчезнува. Тука може да се повикаме на мислата на австрискиот филозоф Лудвиг Витгенштајн (Ludwig Wittgenstein), кој вели: *„Границите на мојот јазик се границите на мојот свет“*.

Според нашите согледувања, и во јавното и во приватното општење во македонскиот јазик расте тенденцијата да се еуфемизира. Дали и нашиот јазик, македонскиот јазик, се покори, целосно се предаде на правилото за политичката коректност?

БИБЛИОГРАФИЈА:

ВЕЛКОВСКА, С. : „Јазикот во медиумите", *Македонски социолингвистички и филолошки теми,* Совет за македонски јазик на Република Македонија Скопје, 2002, стр. 55-60.

МИНОВА-ЃУРКОВА, Л.: *Стилистика на современиот македонски јазик,* Магор, Скопје, 2003.

ПАНДЕВ, Д.: „Рекламата во Македонија", *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година,* Филолошки факултет Скопје, 1995, стр. 165-168.

ПАНДЕВ, Д.: „Синонимијата во македонскиот писмен јазик", *Годишен зборник на Филолошки факултет,* 18-19 , Скопје, 1992-1993, стр. 123-132.

BALLY, Ch.: *Traité de stylistique française,* 2 volumes, Paris, Klincksiek, 1909.

CHOSSON, M.: *Parlez-vous la langue de bois? Petit traité de manipulation à l'usage des innocents*, Paris, Ed. Points , 2007.

LAGARDE A., MICHARD L.: *XVIIe siècle, Les grands auteurs français du programme,* Bordas, Paris,1970.

LEBOUC, G.: *Parlez-vous le politiquement correct?*, Edition Racine, Bruxelles, 2007.

MERLE, P.: *Le prêt à parler ,* Plon, Paris, 1999.

Речници :

МУРГОСКИ, Зозе: *Речник на македонскиот јазик*, Скопје, 2005.

ROBERT, Paul: *Dictionnaire de la langue française ,* Le Petit Robert, 2009.

*Мери Лазаревска*

# НИТУ АНГЛИСКИ НИТУ МАКЕДОНСКИ

(кратка анализа на англизмите во македонскиот јазик
и нивната (не)оправданост)

## Вовед

Сè во овој универзум е во постојана состојба на менување. (Aitchison: 2001, p.3). Овој факт е коментиран од филозофи и од поети многу векови наназад. Античкиот философ Хераклит во VI век пр.н.е. вели:

„Сè се врти, сè се менува"; ништо не е во состојба на мирување.

Во 16 век Edmund Spenser зборува за „ever-whirling wheel of change, the which all mortal things doth sway" – тркалото на промените што вечно се врти, она на кое се вртат сите смртници.

„Time and the world are ever in flight" – „времето и светот се во постојан лет"– исказ од William Butler Yeats - поет на 20-тиот век.[1]

Како и сè друго, и јазикот се придружува на општото движење и менување. Во 1836 година, германскиот филозоф Wilhelm Humboldt забележал: „Не може да постои момент на вистинско мирување во јазикот, исто како што е несопирлива човековата мисла. Во својата природа тој претставува континуиран процес на развивање".[2] До почетокот на XX век повеќето лингвисти биле убедени дека промените во јазикот се незабележливи. Сите тие го поддржувале ставот дека промените се случуваат, но никогаш не може да се забележи точно кога и како тие се случуваат. Популарна претпоставка била дека менувањето на јазикот претставува континуиран, но многу бавен и незабележлив процес, како што е и ротацијата на Земјата, отворањето на цветовите и брчкањето на кожата на човекот. Човекот може само да го забележи процесот или претходно или потоа (откако ќе се случи), за да сфати дека промената, всушност, настанала. Тоа е исто како да сте погледнале во часовникот во 2 часот, а потоа во 2:10; забележувате дека поминале 10 минути, но, веројатно, не сте забележале дека стрелките се движат.

---

[1] Aitchison, J.: 2001. *Language Change*. Cambridge, Cambridge University Press., p.3

[2] Ibid, p.3

Американскиот лингвист Leonard Bloomfield, некогаш нарекуван „татко на американската лингвистика“, во 1933 година забележал: „Процесот на лингвистичките промени никогаш не бил директно набљудуван – ќе забележиме дека таквото набљудување со помош на нашите засега достапни средства е невозможно и невидливо“.[3] Charles Hockett вели дека „никој сѐ уште не забележал цврста промена во јазикот – ние сме само во состојба да ја детектираме промената преку нејзините последици“.[4]

Во раните години на XX век многу лингвисти свесно го свртеа грбот на, според нив, таквите „апсурдности во резонирањето“. Тие се обидоа да создадат научна рамка за проучување на јазикот што доведе до донесување голем број корисни, но и поедноставени дистинкции.

Еден многу ценет методолошки принцип претставуваше строгата поделба на дијахрониската и синхрониската лингвистика од времето на Де Сосир (1857-1913), кој беше наречен „татко на модерната лингвистика“. Повеќето лингвисти во XX век сметаа дека синхрониската лингвистика постои пред дијахрониската, со тоа што историските лингвисти ги собираат описите за јазикот во различни временски периоди, притоа, во голема мера потпирајќи се на претходната работа на синхрониските лингвисти. Потоа ги анализираат промените што се случиле, споредувајќи ги различните синхрониски состојби. Но, се случува лингвистите што го прават синхронискиот опис, без да забележат да ги испуштат оние аспекти кои се важни за да се разбере јазичната промена, а тоа се однесува на прашањето „како се случила таа промена?“[5]

## 1. Јазични промени (заемки)

Во рамките на јазичните промени се случуваат јазични варијации поради географската поставеност на земјата во која се зборува јазикот, потоа поради социјалните и културолошките варијации, стилските варијации, а, исто така, несопирлив процес кај сите јазици во светот претставува позајмувањето зборови од други јазици.

Овој процес се случува од различни причини, но претставува, помалку или повеќе, природен процес во јазиците и се случува спонтано. Но, терминот „позајмување“ не е сосем соодветен бидејќи во буквална смисла на зборот тој подразбира дека елементот што е позајмен од јазикот давател би требало да е преземен на определен временски период, а потоа вратен, што воопшто не е случај. Можеме да кажеме дека тој не е позајмен, туку повеќе копиран, а потоа во јазикот-позајмувач најчесто му се

[3] Bloomfield, L.:1927/1970. *Literate and Illiterate Speech.(American Speech).* Bloomington, IN:Indiana University Press., 2, 432-439

[4] Hocket, C.F.(ed): 1971. *A Leonard Bloomfield Anthology*. Chicago, University of Chicago Press

[5] De Sosir, F.:1977. Opsta Lingvistika. Beograd, Nolit, p.160

доделуваат фонолошки, морфолошки, лексички и синтаксички карактеристики што се типични за јазикот-позајмувач.[6]

Позајмувањето во јазикот често се појавува поради тоа што тоа претставува зготен начин да се покријат лексичките празнини, што значи дека доколку во јазикот кој позајмува термини од друг јазик не постојат термини за определени поими, тие се присутни во другиот јазик. Јазикот-позајмувач, од друга страна, претставува доминантен јазик што се наметнал како водечки и како најпопуларен во светот, особено со процесот на глобализацијата. Луѓето, сакајќи да бидат во тек со времето и со новите збиднувања и да бидат „во тренд" или „ин", масовно го учат странскиот јазик (во овој случај англискиот) и многу лесно прифаќаат термини од него, наместо да се мачат да ги преведуваат или да бараат соодветни термини во својот мајчин јазик. На тој начин, позајмувањето на зборови од светскиот јазик стана масовна појава кај нас и, за жал, многу поими за кои во македонскиот јазик постојат утврдени и стандардизирани термини почнуваат да се заборават, а на нивно место доаѓаат англиски термини напишани на кирилица.

### 1.1. Основни карактеристики на заемките

Да се осврнеме на основните карактеристики на заемките. Кај нив се издвојуваат четири позначајни карактеристики:

1.1.1. Првата карактеристика се однесува на елементите што може најлесно да се одвојат од јазикот-дavател, без да не влијаат на структурата на јазикот- позајмувач. Најочигледен пример за ова претставува леснотијата со која елементите на вокабуларот се пробиваат од јазик во јазик, особено ако зборовите денотираат некаков вид престиж. Такви зборови во македонскиот јазик што потекнуваат од англискиот јазик се: престиж, луксуз, ексклузив, самит, бизнис, менаџмент, е-бизнис, имејл, компјутер и многу други, на кои посебно ќе се осврнеме на крајот од овој труд класифицирајќи ги по области во кои тие најмногу се среќаваат.

1.1.2. Втората карактеристика е таа што адаптираните елементи имаат тенденција да се менуваат за да одговорат (или да се прилагодат) на структурата на јазикот-позајмувач, иако позајмувачот е ретко свесен за искривувањето на јазичниот елемент. Во македонскиот говорен јазик многу зборови од англиското јазично подрачје, најчесто глаголите кои биле позајмени или копирани, добиле македонски суфикси за да се прилагодат во нашиот јазик, а често останале заедно со англиските суфикси кои означуваат вршител на дејство. Па така, имаме: инвестира, програмира, субвенционира, буџетира, верифицира, аплицира, валоризира, валидира, едуцира, релаксира, процесира, меморира, постира (кај сите нив се појавува суфиксот „-ира" како продуктивен суфикс при зборообразувањето),

[6] Aitchison, J.: 2001. *Language Change*. Cambridge, Cambridge University Press., p.141

додека некои од оние што останале во оригиналната англиска форма со продуктивниот суфикс „-er" се следните: драјвер, сурфер, блогер, батлер, кулер, чилер, информер, лидер, спикер, спикерка (со наставка за женски род), тинејџер, потоа со суфиксот „-ор": инверститор, донатор, оператор, комуникатор, информатор, репаратор. На сите овие позајмени термини обично се додава определен член на основниот термин кај глаголите, а кај добиените именки со процесот на деривација - на крајот од зборот Еден драстичен пример што неодамна се појави во весник од дневниот печат е следниот: „Трговска фирма бара двајца **мерчандајзери**". Да го разгледаме терминот „мерчандајзер". Терминот „merchant" на англиски значи „трговец", а терминот „merchandise" значи „стока, роба". Оној што го дал огласот во весник погрешно го разбрал значењето на овие зборови и си дал за право да му додаде суфикс „-ер", за да алудира, најверојатно, на лице што ќе набавува стока или можеби мислел на нешто друго, но тоа останува нејасно и за англистите, бидејќи терминот „мерчандајзер" не постои во англискиот јазик.

1.1.3. Третата карактеристика се однесува на фактот дека јазикот има тенденција да ги издвојува оние аспекти од јазикот-дavател кои површински соодветствуваат доволно блиску на аспектите на јазикот-позајмувач.

1.1.4. Четвртата карактеристика се нарекува тенденција на минимално приспособување: јазикот-позајмувач прави само мали адаптации во структурата на својот јазик. При подетална анализа се заклучува дека таму каде што еден јазик предизвикал цврсти промени во другиот, промените се случиле во текот на серија постепени мали промени, при што, според Bickerton (1973/2008, 644), секоја од нив вклучува мали промени во согласност со максимата: „Не постојат скокови во природата". Thoamson & Kaufman даваат пример за говорителите на грчкиот јазик во Турција и велат дека тие прифатиле толку многу турски особини во нивниот јазик, што сега зборуваат на јазик во кој „телото останало грчко, но душата станала турска".[7]

1.2. Уште еден широко распространет став за социолингвистичките причини за јазичните промени го вклучува поимот „потреба".[8] Јазикот се менува како што се менуваат и потребите на неговите корисници – аспект кој е наречен функционален аспект на јазичните промени. Ова претставува атрактивно гледиште. Потребата, секако, соодветствува на вокабуларот на еден јазик, а непотребните зборови отпаѓаат: парчињата облека што веќе не се во мода и не се носат сега се ретко спомнувани. Такви зборови се кринолина (освен во театар), муф, вел (освен на свадба), одора (освен во театар), фрак (освен диригентите); веќе ретко се спомнуваат ѕиврите, но затоа многу често го слушаме терминот **боди** (чисто англиски збор), како и **скејтерки, стартки, трекерки (пати-**

[7] Thomason & Kaufman: 1988. *Greek in Turkey*, Dawkins, 1916: 198;
[8] Aitchison, J.: 2001. *Language Change*. Cambridge, Cambridge University Press., p.146

**ки), џинс, тренерки, монтки.** Во доменот на модата и стилот на живеење среќаваме термини како: **фешн, лајфстајл, хеарстајлинг или само стајлинг, кастинг, ивент, хепенинг, парти, мејк ап и мејкап-артист, шопинг, модел, велнес и спа-центар, дискотека или диско, билборд, дизајн, топ-листа, евергрин, џубокс итн.** Повеќето од нив одамна се зацврстени во нашиот јазик и популацијата ги употребува секојдневно, без да размислува за тоа дали се македонски термини или се прифатени од некој друг јазик. Во овој контекст среќаваме и многу драстични примери при што на излозите на продавниците на латиница се испишани буквите SALE што на англиски јазик значи „распродажба“ или DISCOUNT – со исто значење, т.е. „снижување на цените“, а, исто така, имаме и продавници наречени дисконти со дисконтни цени, термини што се зацврстени во јазикот и кои добиле морфолошки карактеристики на македонскиот јазик. Многу драстичен пример што неодамна се појави на излогот на една продавница за чевли беше терминот ШУС (напишан на кирилица) што на македонски не значи ништо, а доаѓа од англискиот термин „shoes” (чевли). Потоа, среќаваме знаци на вратите од продавниците како OPEN и CLOSED, наместо ОТВОРЕНО И ЗАТВОРЕНО.

Други чудни примери на присвојување термини од англискиот јазик се случуваат и во рамките на Универзитетот „Св. Кирил и Методиј“ каде што на Економскиот факултет катедрите или насоките се наречени „департмани“, а на Филозофскиот факултет до скоро постоеше Институт за дефендологија, чие име е сега променето во Мировни студии, што е терминолошки многу поприфатливо. Терминот „department” кај нас се преведува како „катедра“ или „сектор“, додека до терминот „дефендологија“ е дојдено преку англискиот термин “defense” што значи одбрана, па му е додаден суфикс од грчки „logos”, како наука, и е создаден термин кој во англискиот јазик не постои, а не е соодветен ниту во македонскиот.

1.3. Термините кои во македонскиот јазик се позајмени од англискиот можеме да ги групираме во повеќе области и тоа:

1.3.1. Позајмени термини во областа на политиката:
electorate/електорат; voting/воутинг; agenda/агенда; integration/интеграција; disintegration/дисинтеграција; lobbying/лобирање; lobby group/лоби-група; leader/лидер; rating/рејтинг; security/секјурити; ratify /ратификува; ratification/ратификување; summit/самит; core activities/кор-активности; pluralism/плурализам; legitimacy/легитимност; crucial/круцијален; ideology/идеологија; attack/ атак; environmental/енвироментални; essential/есенцијални; incumbent/инкамбент; campaign/кампања; prohibition/прохибиција; wording/вординг; coalition/коалиција; diplomatic mission/дипломатска мисија; bilateral/билатерален; multilateral/мултилатерален; convention/конвенција; competence/компетенција; vice/вице (премиер, канцелар и сл.)

1.3.2. Термини од областа на новинарството:
mass media/масовни медиуми; press/прес; news/њуз; flash news/флеш-вести; briefing/брифинг (брифирање); lead/лид (воведна реченица во определена вест или водилка), press conference/прес-конференција, broadcaster/броадкастер, communicator/комуникатор, column/колумна; editorial/едиторијал; loby/лоби (на зграда), fans/фанови; target/таргет; target group/таргет-група; impact factor/импакт- фактор; performance/перформанса/и; backstage/бекстејџ (зад сцена);

1.3.3. Термини од областа на економијата:
business/бизнис; management/менаџмент; deposit/депозит; profit/профит; profitable/профитабилен; bankrupt/банкрот; solvency/солвентност; resources/ресурси; fiscal policy/фискална политика; exspansive monetary policy/ експанзивна монетарна политика; rebalance/ребаланс; relevant indicators/релевантни индикатори; harmonizing/хармонизирање; budget/ буџет; invest/инвестира; investor/инвеститор; licitation/лицитација; presentation/презентација; limit/лимит и лимитира; deposit/депозит; resources/ресурси; country risk/кантри-риск; turbulent fluctuations/турбулентни флуктуации, think - think groups/тинк – тинк-групи, cash/кеш, (кешира, кеширање) и многу други.

1.3.4. Во областа на правото англизмите не се многу застапени поради тоа што правните термини, главно, потекнуваат од латинскиот јазик, а нашиот правен систем потекнува од римското право, но во последно време почнуваат да се внесуваат термини како:

litigants/ литиганти (страни на спорот); litigation/ литигација (судење); legislation/легислатива (наместо законодавство); obligatory/ облигаторно; appellant/апелант (наместо тужител); briefing/брифинг (наместо кус извештај)

1.3.5. Во областа на медицината постојат многу заемки од англискиот јазик како резултат на новите медицински текови што доаѓаат од земјите во кои англискиот јазик е официјален јазик, слично на јазикот на информатиката. Во медицината имаме стентирање, коронографија, дијализа, итн, додека информатичката технологија изобилува со англизми бидејќи изворниот јазик на информатиката е англискиот.

За поздравување е изготвувањето официјален Поимник на македонски зборови од оваа област со цел зачувување на македонскиот идентитет, односно на македонскиот јазик и неговата правилна употреба.

1.3.6. Освен сите овие примери, не постои усогласен став кон тоа како треба да се употребуваат странските кратенки, т.е. дали тие треба да се преведат на македонски јазик, па од нив да се изведе нова кратенка со појаснување, или само треба да се препишат. На пример, кратенката „Ај Ти“ или IT, што значи „интернет- технологија“, се употребува погрешно, бидејќи „Ај Ти“ претставува начин на изговарање во англискиот јазик, но во македонскиот јазик читаме како што пишуваме, а не со спелување на кратенките. Потоа често се употребува „Пи Ар“ или PR (Public relations)

што во превод значи „односи со јавност“, а во нашиот јазик „Пи Ар“ нема никакво значење, освен ако не се сетите дека тоа е кратенка од англиски термин, па затоа така се изговара.

1.4. Англискиот јазик е јазик на новите генерации и младите луѓе масовно ги користат англизмите во секојдневниот говор, дотаму што тие дури имаат и свој жаргон преполн со англизми кои се целосно приспособени во јазикот на помладите генерации, преку кој тие одлично комуницираат. Понесени од модерните текови на новото време, тие го консумираат англискиот јазик како брза храна, без доволно да го разберат, оставајќи го отпадот во својот јазик. Многу е важно помладите генерации да ја разберат важноста, да го негуваат својот мајчин јазик и да го научат како што треба за да го пренесат и на следните генерации со неговите прекрасни изворни зборови и со непроценливото богатство кое тој го носи во себе, а англискиот јазик да го научат правилно без да го искривуваат.

1.5. Во „Граматиката на македонскиот литературен јазик“ од 1952 година, Блаже Конески напишал: „А во мај 1945 година, во актот на комисијата за јазик и правопис при Министерството за народна просвета на Народна Република Македонија, одлуката за употреба на македонскиот јазик ќе биде допрецизирана, главно, преку три точки: во македонскиот литературен јазик треба да се установат оние форми од централните говори што во најголем степен ќе ги поврзат сите наши говори и ќе бидат лесно приемливи за луѓето од сите наши краишта; во македонскиот литературен јазик треба до најголем степен да се изрази неговата народна основа. Речникот да се збогатува со зборови од сите наши дијалекти, да се изградуваат зборови со живи наставки, и само колку што е потребно да се усвојуваат и туѓи заемки; и македонската азбука да биде составена од толку букви колку што има и гласови во литературниот јазик. Правописот да се изработи врз фонетски принцип“. (Б. Конески: 1952)

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Aitchison, J.: 2001. *Language Change*. Cambridge, Cambridge University Press.

Bickerton, D.: 2008. *Bastard Tongues*. New York : Hill and Wang, .

Bloomfield, L.:1927/1970. *Literate and Illiterate Speech.(American Speech).*

Bloomington, IN: Indiana University Press., 2

De Sosir, F.:1977. Opsta Lingvistika. Beograd, Nolit,

Hocket, C.F.(ed): 1971. *A Leonard Bloomfield Anthology*. Chicago, University of Chicago Press

Конески, Б.: 1952. Прв дел: *Граматика на македонскиот литературен јазик.*Скопје: Просветно дело.

Thomason, S. & Kaufman, T.: 1988. *Greek in Turkey*. Amsterdam: John Benjamin' Publishing Co.

*Солзица Поповска*

# ПРЕМОСТУВАЊЕ НА КУЛТУРНИТЕ ПРАЗНИНИ

-врз неколку примери од песните на Блаже Конески
преведени на англиски јазик-

## *Вовед*

Преведувањето отсекогаш била клучна дејност за комуникација меѓу луѓето од различни простори, култури и времиња. Суштината на преведувањето, пак, на книжевни дела ја гледаме во пренесувањето на творбата низ времето и низ просторот со цел споделување на искуството, емоциите и на системите вредности. Во оваа смисла пренесувањето на сознанија за сличностите и за разликите на културите низ вековите и низ различните меридијани придонесува за оплеменување на ноосферата и за зголемување на сомилоста и на толеранцијата во човештвото.

Затоа, меѓу проблемите со кои се среќаваат преведувачите на книжевните дела, сметаме дека се најчувствителни оние кои произлегуваат од разликите во културите на кои припаѓаат јазикот на оригиналот (ЈО) и јазикот на преводот (ЈП). Во оваа пригода, накратко би се осврнале кон еден аспект на проблемот на лексичката преводна еквиваленција и тоа на појавата што Н. Кремзер (Kremzer 1981:101-107) ја нарекува *непостоење еквиваленција*. Според овој теоретичар, станува збор за „чест случај на можни односи меѓу два лексички системи. Притоа се работи за непостоење еквивалент во лексичкиот систем или во појмовниот систем на двата јазика. Првиот случај се однесува на нелексикализирани имиња на организации, институции на една земја, на лични и географски имиња и сл. Во другата спаѓаат разлики кои кај еден народ не постојат, па за нив нема соодветно име. Непостоењето еквиваленција е резултат на различни културно-историски и социјални услови“.

При непостоењето на еквиваленцијата, можностите за нејзино решавање, главно, се движат меѓу следниве постапки:

а) преведувачот го задржува зборот од ЈО, а во фуснота го објаснува;

б) преведувачот го преведува зборот буквално, но дава дополнително објаснување;

в) преведувачот вметнува сосема нов елемент што е карактеристичен само за ЈП, но кој се очекува да предизвика слични чувства, асоцијации и сл. кај читателот на преводот, како што предизвикал и оригиналот кај својот читател;

г) преведувачот преведува описно;

д) преведувачот го преведува терминот со поим кој постои и во ЈП и во ЈО;

ѓ) преведувачот го изостава поимот.

Се разбира, решавањето за која и да е од алтернативите, зависи од природата на текстот што се преведува.

*Примери од поезијата на Блаже Конески*

Во оваа пригода ќе проучиме решенија на неколку случаи на *непостоење еквиваленција* во песните „Болен Дојчин" и „Стерна" на Блаже Конески во превод на англиски јазик, објавени во збирката *Poems*, во превод на Пенингтон/Харви и во *Reading the Ashes*, во која преведувач на „Болен Дојчин" е Е. Голд, а на „Стерна" е Г. Рид.

Сметаме дека токму оваа појава, во рамките на два сосема различни јазични системи и култури, во голема мера придонела преведувачите А. Пенингтон и Е. Харви, во својот постскриптум кон преводите на Блаже Конески, да забележат: „Еден помалку едноставен поет на помалку сложен јазик ќе беше полесен за преведување на современ англиски". (прев. С.П.)

Изборот на овие песни е резултат на две причини:

-во нив се користени мотиви од македонскиот фолклор, транспонирани во нови содржини. Присуството на елементи од традицијата и од лексиката врзана за оваа традиција, не само што придонесуваат за постигнување извесен колорит туку се и често во функција на новата содржина што го одразува духот на современието;

-постојат по два различни преводи за исти текстови, од различни преведувачи, со што се нуди можност за анализа на алтернативите, како резултат на различни приоди кон решавањето на проблемите.

*- За поимот* ***стерна***

Во примерот од песната „Стерна" се среќаваме со интересна појава: поимот од насловот на песната е нејасен и за македонскиот читател. Зборот **стерна** го нема во *Речникот на македонскиот јазик*. Затоа, самиот Блаже Конески имал потреба да го објасни потеклото на мотивот од народната традиција преку фрагмент од преданието на Цепенков, каде што се објаснува дека Марко Крале ја правел стерната под Маркови кули, а потоа ја затнал нејзината вода „и го куртулисал Прилепско Поле да не стане како Охридско Езеро". Во современиот

грчки јазик, зборот sterna значи: цистерна, танк за вода, бензин, нафта и сл. Од ова значење и од значењето што се насетува преку преданието на Цепенков, се добива впечаток дека тоа е некаква подземна пештера и вода која имала својство на гејзер, па одвреме навреме надоаѓала со огромен притисок. Основата на таа идеја е одразена и во почетокот на песната на Конески:

„Ја затнав Стерната со бубаќ,
со партали,
со песочиште, со чакалиште,
со камења, со карпи
што ги натрупав на дувлото-
да крепат".

Значењето на песната М. Друговац (1990:380) го синтетизира на следниов начин: „ ... „Стерната" е мошне слоевита метафора на противречната човекова природа, на доброто и на злото во неа што постојано се борат за превласт, на неимарското и на уривчкото, на разумското и на нагонското во човекот. Најпосле, тој човек како повеќе да стравува од сеништата во себе, одошто од Стерна". Иако преведувачите и во двата случаи го пренеле (латинично напишан) зборот *стерна* (решение под а) - преведувачот го задржува зборот од ЈО, а во фуснота го објаснува), тие успеале да го доловат значењето наведено во цитатот на М. Друговац низ преведената песна[1]. Но, останува фактот дека претставата за тоа што навистина била и како изгледала, Стерната, веројатно, ќе остане загатка за сите читатели.

- *За поимот* ***Болен Дојчин***

Во песната „Болен Дојчин" станува збор за јунак доволно познат во нашиот народ, па поетот не дава дополнително објаснување ниту за ликот ниту за настаните од усната традиција.

Но, преведувачите, Пенингтон / Харви, во едниот, а приредувачите на збирката *Reading the Ashes* во фуснотата кон вториот превод, се решиле за објаснување на ликот од народната песна за да му го доближат на својот читател непознатиот мотив. Во првиот случај, по буквалниот превод на придавката проследена со англиска транскрипција на името Дојчин (Sick Doytchin, решение под б) - преведувачот го преведува зборот буквално, но дава дополнително објаснување), следува куса белешка од која се дознава дека насловот се однесува на „стара јужнословенска народна песна, во која Дојчин е опишан како воин кој се крева од смртната постела за да се бори против тиранијата" (прев. С. П). Во вториот превод во кој насловот е дословно пренесен, само со латинично

---

[1] За оппирна анализа на оригиналот и преводите на песните „Стерна" и „Болен Дојчин" види: Поповска, С. *Преводот пред дилеми*, Скопје, 2004, стр.69-77

писмо (Bolen Dojčin) (решение под а)), наоѓаме поопширна фуснота која информира за староста на песната, за нејзиното присуство во современата македонска поезија и за подвигот на Дојчин. Но, овде е направен и чекор понатаму со објаснувањето дека родниот град на јунакот, Солун „многумина и денес го сметаат за некогашен македонски град!" (прев. С. П.) Се прашуваме дали авторот на ова појаснување бил свесен за, најблаго речено, забуната што може да ја предизвика кај читателот не свртувајќи му го вниманието дека постоела Античка Македонија, која не може да се поистовети со онаа што ја населиле словенските народи?

- *За поимот* ***Црна Арапина***

Во продолжение на објаснувањето во збирката *Reading the Ashes*, генезата на „Црната Арапина" во нашата усна традиција е објаснета така што тој, Арапот, се изедначува со турскиот угнетувач. Целта на овој коментар, секако, била да се објасни дека не станува збор за неоснована омраза на македонскиот народ кон арапскиот свет, но во него не се дообјаснува дека историјата знае за присуство на Арапи во војската на агресорската Отоманска Империја, и дека тие со својот изглед и со своето однесување втерале ужас кај поробениот народ. Ова поистоветување го среќаваме и во толкувањата за Арапинот во подоцнежната усна традиција (пр. во песните за Крале Марко). А толкувањата ќе одат дотаму дека станува збор за борбата помеѓу наметнуваното муслиманство и христијанската вера, и сл. Но, дали со ова не се занемарува и едно друго можно толкување на кое претходното само се надоврзува: идентификацијата како резултат на преземање митолошки елемент, негово трансформирање и адаптирање на историските услови во кои настанале песните?

Ако песната за Болен Дојчин се појавила пред 500 години, како што стои во истата фуснота, тогаш е прашање дали станува збор за едноставно поистоветување на Арапите со Турците, или за веќе однапред оформена претстава за злото што го овоплотуваат првите. Познато е дека легендите се создаваат околу јунаци и настани најмалку два века по историските случувања[2]. Тоа значи дека песната за Дојчин се однесува на настани многу постари од 500 години. К. Пенушлиски во предговорот кон книгата *Марко Крале* (Пенушлиски, 1983:78) потсетува на заклучокот на Р. Божовиќ во делото *Арапи у усменој народној песми*. Станува јасно дека „страшните Арапи" им биле познати на Словените шест века пред да бидат доведени во врска со Турците. Според Божовиќ, „Арапите во нашата јуначка епска песна се последица од учеството на Јужните Словени во арапско-византиските војни и судири... Јужните Словени се појавиле на Византиско-арапската Краина во големо мнозинство... уште

---

[2] Види Поповска, С.,*Крале Марко и Кралот Арту: митското во легендите*, Скопје, 2003, стр.32-33

непреведени во христијанство. Со своите пагански верувања и митолошки приказни меѓу кои, веројатно, значајно место имале и оние за белиот и за црниот Бог, но и некои други со слични бизарни колизии, се нашле во таа војна и на тоа место во процеп. Затоа се чини сосема реално и можно во една таква воена и духовна клима старословенската колизија, заснована на опозитни личности кои водат борба за своите начела (добро-зло, овој свет-оној свет, правда-неправда, помош-одмагање), да почнала да демитизира и полека да се преобразува во судирот со историската вистина во историско-фантастична. На тој начин, архиколизиите почнуваат да се уриваат: добриот Бог, или некој друг митски јунак со исти особини, почнува да го заменува некој прочуен словенски јунак од Краината, а лошиот Бог (црниот!), или некој јунак што му е сличен, носител на функција напаѓач и крвник, се заменува со Арапинот".

Црната Арапина е, пред сè, олицетворение на злото, на тиранијата која низ традициите на разните народи се јавува од дамнина, овоплотена во ликот на чудовиште што бара човечки жртви за да се одоброволи (антички мотив – минотауротот и неговата трансформација во традициите на западните народи, на пример, во змеј). Со текот на времето, злото се идентификува со неговиот спроводител – човекот. Оттука е и царот што секоја вечер зема и убива по една девојка, дури не ѝ дошол редот на мудрата Шехерезада.

Народната песна за Болен Дојчин говори за сеопшти теми и трагедии: тиранија, предавство, спасување на честа, одмазда, победа над тиранијата. Затоа, преведувачите Пенингтон / Харви, во првиот превод се одлучиле за решението под в) – преведувачот вметнува сосема нов елемент кој е карактеристичен само за ЛП, но кој се очекува да предизвика слични чувства, асоцијации и сл. кај читателот на преводот, како што предизвикал и оригиналот кај својот читател. Тие го превеле поимот „Црна Арапина" со „црниот рицар" (the Black Knight), што е среќно пронаоѓање на елемент од англиската традиција, во која рицарот во црно, често и без да му се спомне или да му се знае името, опустошува и пљачкосува, предизвикува чесни витези на нерамноправна борба, насилно запоседнува пат и наплаќа патарина и сл. Во секој случај, дадена е една универзална нота која понатаму се вклопува во шаблонот на она што е заедничко за сите спомнати примери – појава на лик кој со јунаштво или со мудрост го победува злото. Пенингтон / Харви не само што пронашле преводен еквивалент во ситуација на *непостоење еквиваленција* туку успеале да одбегнат и една стапица: познат е случајот со специјалната Антологија на македонската поезија што требало да ја објави УНЕСКО, а токму поради Црната Арапина од народната песна „Болен Дојчин", протолкувана како расистичка, книгава воопшто не била објавена!

*- За поимот* ***гробно камарче***

Во песната „Болен Дојчин" се појавува реалија која, дефинитивно, ја нема во културата на ЈП - **гробно камарче.** Во оригиналот овој поим има свое место во однос на христијанско-паганската симболика: „...Една потсмешлива сенка ми ја издемна трагата / како змија во гробно камарче се вовлече во свеста...". Гробното камарче е обележје на традиционалниот македонски гроб, посебно место за свеќите и за раздаденото „за душа". Фактот што сенката се вовлекла во свеста на јунакот како змија во гробно камарче укажува на свесноста на лирскиот јунак дека сенката (причината за неговата болест) дошла како резултат на неговото запоставување на некој аспект од неговата личност. Непостоењето на сличен елемент во англиската традиција ги поттикнало преведувачите на решение под д) – преведувачот го преведува терминот со поим кој постои и во ЈП и во ЈО, со што се појавила *загуба (loss)* на повеќе рамништа. Кај Пенингтон / Харви поимот е преведен со **празен гроб (hollow grave)**, а кај Голд – **дупка во гробот (the hole in the tomb)**. Во првиот случај сосема е загубена намерата на поетот – змијата (која од споредба во овој превод е претворена во метафора) се вовлекла во празен гроб (а **свеста** е сосема изоставена!)[3].

Ако ги споредиме равенките што произлегуваат од оригиналот и од преводот, ќе видиме дека:

Оригинал

превод 1

**гробно камарче** (во кое треба да има жртви како празен гроб=Ø резултат на водење грижа за покојникот) = **свест**, со што се појавила целосна *загуба,* особено на семантички и на стилистички план.

Е. Голд ја поедноставил целата претстава, но успеал да долови значење: гроб = душа, со што, и покрај загубата на стилистички план, семантиката не е сосема осиромашена[4].

*- За фразата* ***да думам, да шестам***

Непостоењето на преводен еквивалент на фразата **да думам, да шестам,** исто така, довело до нова стилистичка и семантичка *загуба* во преводите. Македонската фраза е архаична со што се постигнува атмосфера карактеристична за нашата усна народна традиција. На семантички план таа означува „длабоко размислува". Пенингтон / Харви се решаваат за едноставен избор (решение под д)) - размислува (**reflect**). Голд, пак,

---

[3] „A mocking shadow marked my tracks/ a snake into a hollow grave…"

[4] „A mocking shadow followed me relentlessly,/as the snake in the hole in the tomb/glides through my soul…"

сосема ја изоставил фразава (решение под ѓ)), а директно интервенирал во содржината, додавајќи една сосема нова информација – толкување дека болеста на јунакот и целата состојба во која тој се наоѓа е резултат и казна за некакво застранување од правилниот пат: **„terrified that I had strayed“.**

И овде би застанале, зашто досегашните примери се доволни за да се увиди дека непостоењето на еквивалент на реалија од културата на ЈО во ЈП може да се надмине, иако тоа некогаш е на сметка на семантиката, а некогаш на стилистиката. Целта ни беше само да укажеме дека решенијата не се еднострани и однапред дадени, и дека улогата на преведувачот, неговото искуство, познавање и посветеност на текстот се пресудни во успешното премостување на разликите во културите.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:

Друговац, М.(1990) *Историја на македонската книжевност-20 век*, Скопје:Мисла

Ed. Holton, M., Reid, G. (1977) *Reading the Ashes*, Pittsburg: University of Pittsburg Press

Koneski, B. (1976) *Poems*, London: Andre Deutch

Kremzer, N. (1981)„Semantičke realije na intra- I interlingvističkom planu”, *Teorija i poetika Prevodjenja*, Beograd:Prosveta: 101-117

Пенушлиски, К. (1983) *Крале Марко*, Скопје: Просвета

*Роза Тасевска*

# ПРЕВЕДУВАЧКАТА РАБОТИЛНИЦА НА МЕЃУНАРОДНИОТ СЕМИНАР ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК, ЛИТЕРАТУРА И КУЛТУРА

Во оваа статија станува збор за присуството на Блаже Конески и на неговите дела на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура при УКИМ, Скопје, посебно на Летната школа, во рамките на нејзината Преведувачка работилница.

Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура при УКИМ, Скопје, во 2012 година го одбележува својот 45 годишен јубилеј. Семинарот во својата содржина, како што е познато, вклучува три основни и крупни дејности. Тоа се: Летната школа заедно со Научната конференција, лекторатите по македонски јазик на странските универзитети и издавачката дејност.

Летната школа е наменета пред сè за македонисти и слависти што го изучуваат или го предаваат македонскиот јазик, литература и култура на странските универзитети. Покрај тоа, на Летната школа учествуваат специјалисти и од други области како: фолклористи, историчари, етнографи, писатели, преведувачи итн., во чии научни интереси од соодветната област е вклучена и македонистиката.

Учеството на Блаже Конески во работата на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура е од самото негово формирање. Во текот на својот живот тој е присутен преку редовните предавања на Летната школа, преку учеството на Научната конференција, преку средбите и разговорите со странските македонисти и слависти, преку своите лингвистички и литературни дела. Многумина денес реномирани слависти од целиот свет благодарение на Семинарот и на контактите со Блаже Конески и со други наши истакнати професори и научници се определиле за македонистиката. Тоа го потврдуваат и во своите искажувања по определени поводи или во своите дела.

Познатиот славист, балканолог и македонист Виктор Фридман во монографијата „40 години Семинар за македонски јазик, литература и култура“, Скопје 2007, ќе напише: *...загриженоста и топлиот прием од Божо Видоески, како и од Блаже Конески и од сите на Семинарот, многу ме импресионираа, бидејќи јас тогаш бев студент кој имаше завршено*

*само една година постдипломски студии. ...И така, заради Четвртиот семинар за македонски јазик, литература и култура, и убавите и интересни искуства во Македонија, станав македонист.*

Акад. Рина Павловна Усикова, која целиот работен век се занимава со македонистиката, предавајќи на Катедрата за македонски јазик на Московскиот државен универзитет „М.В. Ломоносов“, едно од своите капитални македонистички трудови *Македонский язык,* Скопје, 1985, им го посветува на своите учители Самуил Борисович Бернштејн, Блаже Конески и на Божидар Видоески.

*Беше реткост. Како човек од ренесансата. Многу ни помагаше да навлеземе во суштините на македонската нација. Ги познаваше научните потреби, македонските потреби. Го прифаќав како исклучително и ретко привлечна појава и лик* – вели полскиот македонист од Варшавскиот универзитет, Кшиштоф Вроцлавски.

Манфред Јенихен, славист и македонист од Универзитетот Хумболт во Берлин, преведувач и автор на предговорот на германски на поезијата Blaže Koneski, *Lied der Weinstocke* Gedichte, Berlin, 1988, вели: *Запознав во светот многу значајни научници, професори, уметници, но никогаш не најдов човек што би бил толку генијален, а толку скромен како Конески. Неговата поезија ги допира егзистенцијалните прашања. Неговата поетика толку ми е блиска и возвишена. И честопати кога сум во криза, имам болен син, ќе се допрам до неговата поезија и размислувам како поетот Конески пее за мигот кога човекот го губи правото да се смее... Ја преведов таа прекрасна поезија и таа проструи меѓу луѓето во Германија.*

Искажувањата и листата на истакнати странски македонисти кои другарувале научно и пријателски со Блаже Конески е долга. Неговите научни лингвистички и книжевни дела им помагале и ги поттикнувале странските македонисти да напишат бројни статии, монографии, докторски, магистерски и дипломски работи од обласτа на македонскиот јазик, литература, култура, историја итн.

Странските македонисти кои не успеале да го запознаат благородниот лик на Блаже Конески и да слушнат некои од неговите предавања „во живо“, учат од неговите ненадминливи лингвистички, поетски и книжевни дела. Неговите лингвистички дела се основна и задолжителна литература за еден македонист. Без нив, може да се каже, и славистот е со сомнителен квалитет.

Блаже Конески е универзална енциклопедиска фигура: вонсериски лингвист, меѓународно реномиран славист, еден од најзначајните протагонисти во процесот на кодификацијата на македонскиот стандарден јазик, втемелувач на македонистиката на Филолошкиот факултет во Скопје (кој денес го носи неговото име), ценет професор, еден од основачите и прв претседател на МАНУ, член на академиите на науките и уметностите во Загреб, Белград, Сараево, Чикаго, Лоѓ. Тој е лауреат на значаен број

македонски и меѓународни награди и признанија : „11 Октомври", „Браќа Миладиновци", „Ацо Шопов", „Хердеровата награда", „Његошевата награда", „АВНОЈ", „Златен венец" на Струшките вечери на поезијата, „Скендер Куленовиќ", наградата на Сојузот на писателите на СССР, наградата за книжевен опус на „Мисла", „Рациновото признание", „13 Ноември".

Тој е и истакнат поет, прозаист, есеист, публицист, литературен историчар, препејувач од многу јазици на дела од низа поети како: Његош, Прешерн, Хајне, Блок, Мицкјевич, Неруда, Волкер, Мајаковски. Негови поетски и прозни дела се преведени на голем број јазици.

Тој владеел повеќе јазици и преводите ги правел од јазикот на оригиналот, [1] иако, во ретки случаи, сметал дека е дозволено преведување од превод. Во врска со ова Блаже Конески се искажува: – „Пожелно е да се преведува од оригиналот. Но не може тој услов да се генерализира, бидејќи често пати има потреба да се преведе нешто особено од далечни култури и од јазици за кои има малку познавачи. И, во тој случај, еден трет јазик станува посредник".[2]

Поезијата и прозата на Блаже Конески редовно се застапени и на Преведувачката работилница, која од 2006 година почнува да работи како дел од содржините на Летната школа.

Во почетокот работата на Преведувачката работилница се одвиваше во две групи. Во едната се преведуваше од македонски на руски и од руски на македонски и во другата од македонски на англиски и од англиски на македонски.

Во наредната 2007 година работилницата се прошири со полски јазик. Интересот за Преведувачката работилница е голем. Тука странските учесници имаат можност врз текстови од различни жанрови и стилови да го проверат своето знаење, да го зголемат фондот на македонски зборови и изрази, да навлезат подлабоко во тајните на македонскиот јазик, во слоевитоста на неговите изразни можности.

Преведувачката работилница во оваа 2011 година во сите три јазични групи руски, англиски и полски, по иницијатива на директорот проф. д-р Максим Каранфиловски и по желба и на раководителите на преведувачките групи и на странските учесници, му беше посветена на Блаже Конески по повод 90-годишнината од неговото раѓање. Така, оваа година расказите „Тихиот Дон", „Средба во рајот" и „Разминување", (од збирката раскази *Средба во рајот*), песните „Враќање" (од стихозбирката *Песни-лирски записи*) и „Починка"(од стихозбирката *Везилка*) беа преведени на руски, на полски и на англиски јазик. Покрај тоа, по желба на странските учесници, самостојно или под менторство раководителите

---

[1] „Сите песни се преведени од јазикот на оригиналот" – пишува Блаже Конески во Зебелешки кон 2 книга Препеви од *Избрани дела во седум книги*, Скопје, 1981, с.205

[2]Андреевски Ц. Разговори со Конески, Скопје, 1991, с.411-412

на преведувачките групи, истите текстови од Блаже Конески беа преведени и на украински, српски, бугарски и унгарски и на шпански.

Ментори или раководители на Преведувачката работилница беа:

Роза Тасевска – на групата за руски јазик. Учесниците во оваа група освен преводите на руски, направија преводи и на бугарски, на српски, на украински и на унгарски.

Лидија Танушевска беше ментор на групата за полски јазик.

Андријана Павлова беше ментор на групата за англиски јазик.

Во оваа група учесниците направија и преводи на српски.

Преводот на руски под раководство на Роза Тасевска го направија: Олга Савчиц, Јана Зајцева, Ана Марија Баља, Александра Вахрушева, Алина Кострыченко, Елена Иванова, Андриј Гумењук, Анастасија Зубарева,Тамара Ерофеева, Елена Ситникова, Валерија Березина, Софија Заболотнаја, Марија Морозова,Тунде Хатала, Бранко Тошовиќ, Софија Садовникова, Анастасија Суханова и Спас Рангелов.

Преводот на бугарски го направи: Спас Рангелов.

Преводот на српски го направи: Бранко Тошовиќ.

Преводот на украински го направи: Андриј Гумењук.

Преводот на унгарски го направија: Тунде Хатала и Ана Марија Баља.

Преводот на полски под раководство на Лидија Танушевска го направија: Дагмара Шаленга, Јоана Ренкас, Магдалена Питлак, Оксана Захуцка, Пјотр Жезвицки, Габриела Луковска, Јоана Дурлак, Јакуб Сокул, Марија Куглерова.

Преводот на англиски под раководство на Андријана Павлова го направија: Марија Томанова, Милан Богдановиќ, Мојца Марич, Нина Ковачиќ, Тамара Лазароф, Анастасија Суханова, Соња Садовникова.

Преводи од англиски направија: Елена Атанасиу и Дејв Вилсон.

Преводи од шпански направи: Елена Атанасиу

Досега некои од преводите на странските учесници се печатени во разни весници и списанија, и во изданијата „Универзитетски весник" посветени на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура.

Во наредната, 2012 година, за првпат ќе се печатат преводите на расказите „Тихиот Дон", „Средба во рајот" и „Разминување", песните „Враќање" и „Починка" од Блаже Конески во посебна книга во издание на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" во Скопје на руски, полски, англиски, украински, српски, бугарски, унгарски и на шпански. Секој расказ и секоја песна ќе биде печатена двојазично: на македонски јазик и на секој од јазиците на превод. Ќе бидат напишани имињата на авторите на преводите на секој јазик, т.е. имињата на учесниците во преведувачките групи заедно со имињата на раководителите.

Со ова издание на преводите од Блаже Конески на 8 странски јазици, што се планира да се отпечати во одделна книга, ќе му се оддаде должна почит на Блаже Конески од една млада генерација странски македонисти како и од сите учесници на Семинарот. Истовремено се надеваме дека ваквата книга со преводи ќе претставува само почеток и поттик за понатамошна поактивна и поширока вклученост на странските учесници во преведувачката дејност на Летната школа. Самиот факт што нивниот преведувачки труд ќе остави трага во едно посебно издание дополнително ќе ги мотивира да се вклучат во работата на овие работилници. Истовремено, преку ваквите изданија, (се надеваме дека ова ќе стане традиција) македонската литература ќе се популаризира во повеќе земји. Овие повеќејазични текстови ќе бидат корисни и за анализа во редовната настава по преведување на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје, како и во наставата на странските факултети.

*Илинка Митрева*

## МЕЛАНХОЛИЧНАТА ВЕДРИНА НА КОНЕСКИ

„Ако сиот живот не е ништо друго освен големо здание на споменот, и ако во таа кревка градба катовите од детството се темел на нашето сознание, тогаш нека ми биде дозволено великанот Конески да го паметам и како тивкиот човек од моите најрани години. Во тие години, кога се впиваа, кришум или случајно, одломки од говорот на возрасните, страсни и полемични, нестрпливи или патетични, неретко – судбински доверливи, еден глас, одмерен и воздржан, имаше моќ да ги стивнува распламтените беседници. Гласот на Блаже Конески. Успокојуваше, имајќи ја благоста на човек што видел и искусил."

Овој фрагмент од мојот есеј „Подвигот на Конески", објавен во книгата „Текстови" ми се наметна како врска меѓу едно чувствено доживување на човекот Конески и една естетичка потрага по смисловните вредности на поетот Конески.

Во цитираното лично видување на подвигот на Конески, стои спрегата *меланхолична ведрина.* Таа како да влегува во описот на еден од животните ставови, или поточно, како да е елемент од неговото филозофско промислување на светот. Се разбира, оваа спрега нужно не мора да биде и аргумент од поетското писмо на Конески.

Но, една привилегирана авантура на повторно читање на песните на Конески, ме убеди дека *меланхоличната ведрина* од животот, се вселила и во литературата. Дискретно, но со толку карактеристична стаменост, таа се провлекува, некогаш како пропратен, а некогаш како централен мотив (порив) во поезијата на Конески. Некој можеби ќе приговори дека оксиморонската обвивка на синтагмата (на спрегата) збунува кога се однесува на поезија која по својата суштност не е антитетична. Но тоа е само едно прво и површно читање на Конески.

Зашто, „Не ретко чувственоста кај него карактеризира една однатре снажна, во своите линии класично здржана патетика, а која не продира од првиот момент, туку расте, опфаќајќи го читателот постепено, но во целина", вели Димитар Митрев, во неговиот антологиски текст „Оглед кон поезијата на Блаже Конески" (*Собрани дела III, стр. 15)*

Овде правам уште една лична дигресија, нужна за разбирањето на длабоката поврзаност меѓу поетот и критичарот. Не им беше заедничка

само онаа хероична понесеност и учество во изградбата на повоеното македонско општество, туку и моќниот гест на втемелување на македонската книжевност и национална култура. И заемната почит, човечка и творечка.

Инспиративниот и инспириран оглед на Митрев, го дава овој суд за Конески : „... потскажувајќи дека е најсилен гласот што доаѓа од тивките улици на творештвото, пред нас е поезија низ која се утврдува една разнострано јарка творечка идивидуалност, една потполно суверена творечка личност“ (*Собрани дела III, стр. 31)*

Атрибутите здржан и тивок во оценките на Митрев не се носечки. Тие попатно определуваат одредени аспекти на поетското творештво на Конески. Но тие се особено битни за потврда на тезата што ја поставив на почетокот од овој осврт. Зборот *шаѓа* често се среќава кај Конески. Некаде е здржана, некаде е тивка, некаде стаена, или само во назнаки. Но често, во извесна противпоставеност со основниот тон на песната.

Во песната *Игра со деше*, неочекувано, по првите стихови што ја користат како рамка традиционалната детска игра – *сшара и ӣросша, но шалава досша* – следува, во рефрен, следното изненадување :

*Чук, чук!*
*Кој чука?*
*Таѓаша.*
*Влази внашре*

Интимата на игра со дете, радоста од таа игра, е попречена од паралелна реминисценција за глувите битки на таткото. И сосема во духот на оксиморонски манир, се гради средишната, филозофска порака :

*Во играша секој нешшо влаѓа*
*да се ѓушне смеење и шаѓа*

Не произлегува, сепак, од овој заклучок, некаква песимистички интонирана визија. Една аналогија со песната на Алфред де Вињи, *Смршша на волкош,* која нè учи на стоицизам, покажува дека лавот од песната на Конески, кој има мудро смирен поглед, ја распостила таа мудрост како врвна заштита од вулгарното лелекање над премрежјата од животот.

За потребите на овој текст, се наложи создавање на еден стиховен инвентар на таговноста на Конески, никогаш сфатена како апокалипса, секогаш видена во распонот меѓу нерадосното и радосното:

*Дека ши мислам најарно на свешов,*
*а ши ме нејќеш – жал ме задушува*
*жал сé заѓлушува* („Ноќна песна“)

*и пак сме можеле тажни да бидеме,*
*и пак си велиме : не заборавај ме ! –*
*а може никогаш да не се видиме* („Разделба“)

*но ноќта беше глува и мека* („Сказна за стариот мајстор“)

*и како жерав без пат и почин*
*што тоне в небо, со тивка жал* („Сончева колона“)

*и ако шум се слуша*
*шум е од тага една есенска* („Шум“)

*лекуј ме лекуј земјо,*
*од немир темен и тага* („Молитва“)

*срамот и тагата своја скриј ја во нејасна песна* („Песна“)

*не иди зашто жалосна би била* („Љубов“)

*но само звуците нѐ грабаат на една силна песна*
*што одушевува и веднаш нажалува* („Пченица“)

*со привкус горчливо-тих* („Навреди“)

*чуден, мрачен мир ми дава* („Песна“)

*колку е спокојна, колку е блага*
*и колку плавна е мојава душа* („Река“)

*убавино, ти ме заморуваш веќе* („Починка“)
*тоа е еден опис на обична ноќ*

*во смрзнатата шума на моето срце* („Волк“)
*ништо не лекува*
*само не слекува до основната болка* („Планина“)

*умирањето, дури трае, е сепак, сѐ уште живот* („Порака“)

*колку невоздржан*
*а полн со смисла гест* („Гест“)

Од оваа огромна внатрешна панорама којашто може да се стеснува и шири, произлегува една суптилна игра на вербални огледала и

структурален микрокосмос. Чудото на Конески се случило кога нив успеал да ги слее, да ги стегне, да ги воздигне во строга песна.

Стиховите од *'Рж* совршено ја изразуваат таа тешко спечалена, но врвна хармонија на амбивалентни, а во основа стожерни пориви. Целосен симбол на меки и тивки противречности, песната *'Рж* ги исцртува контурите на една поетика на просветлена меланхолија:

*Нужна спокојност на подведени старици*
*и помиреност со судбината*

Но ветерот носи пресврт. Тој го возбудува едноличниот говор и го претвора во говор на нескладни гестови. Затоа е тука песната, да ги помири двете опачини на истото лице :

*и некаква песна длабинска, молитвена,*
*тажна како музика*
*во летна пладнина – на селска станица*

Ги израмнила песната двосмислените супстанци на животот, ги превела и им предложила нова авантура: она кревко, но сепак огромно треперење на смислата кое му дава форма на светот и чие име е литература.

*Нада Петковска*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ ВО И ЗА ЛИТЕРАТУРАТА: ОТКРИВАЊЕ НА ИДЕНТИТЕТСКАТА МЕМОРИЈА

Блаже Конески претставува извонредно интересна и провокативна, но истовремено и 'тешка тема', пред сè од два аспекта: првиот би бил неговата широчина, т.е. огромниот дијапазон на подрачја на неговите творечки пројави, а вториот: веќе обемната постојна пропратна литература за тој опус, која се обидува да го расветли од различни агли.

За секој и не многу темелен познавач на делото на Б. Конески, познато е дека станува збор за оригинален и многу продуктивен спој на уметник и творец, кој својот книжевен опит, да се послужиме со оваа негова определба, мошне успешно и изворно го толкува и од аспектот на суптилен книжевен теоретичар. Така се откриваат творечките процеси кај самиот автор, неговата 'интерна поетика', но и нешто повеќе од тоа, – процесите на создавањето на една автентична, македонска книжевност.

Тоа единство во делото на Конески е нагласувано кај многумина негови проучувачи.

На научниот собир посветен на Б.Конески, што во 1999 год. се одржа на Филолошкиот факултет во Скопје (што го носи неговото име), во поздравната реч, Г. Старделов го истакна значењето на севкупното негово дело како еден од оние „исклучителни духовни подвизи што на новата македонска епоха во XX век беше и остана најтемелниот и најтрајниот духовен постамент", дело во кое „се откривме, се сфативме, и се пронајдовме себеси". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*, Скопје: 1999, 15).

Клучна тука е мислата дека:

„Во поезијата и во науката на Конески живее и пулсира едно длабоко наталожено животно, егзистенцијално и историско искуство на човекот, но и на колективот. (...).Има во неговите стихови и есеи голем дел од историското колективно искуство на родот наш". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 16).

Во прилогот *Кон поетиката на Б. Конески (размислувања врз материјалот од неговата последна фаза)* М. Ѓурчинов, истак-

нувајќи ја големата плодност на поетот во периодот од 1984-1993, обележен со значајни книги поезија (*Чешмите*,1984, *Послание* 1987, *Црква*, 1987, *Златоврв*, 1989, *Сеизмограф*, 1989, *Небеска река*, 1991, и *Црн овен*, 1993, како и есеите: *Светот на песната и легендата*, 1993) забележува дека и во овој период можат да се откријат некои од клучните константи на делото на Конески, кои продолжувале да течат напоредно, едновремено без прекин, сиот негов живот. Една од мошне значајните константи е „соодносот меѓу научното и уметничкото во неговиот поетски дискурс и во неговата поетска мисла". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 21).

J. Владова – уште еден луциден толкувач на неговото дело, зборува за постоење програмски песни кај Б. Конески, истакнувајќи ја мошне изразената автореференцијалност, застапена во девет негови песни (Песна, Песните, Зборот, Арс поетика, Трактат за зачетокот на песната, Поезијо, Поетико, Над секнатиот бунар, Воображеност). Таа истакнува дека во овие песни, на тематско рамниште, Конески ги разгледува релациите помеѓу поетот и поезијата, прашањето за смислата на пишувањето, структурата на песната, статусот на поетот во општеството, – определувајќи ги воедно како универзални топоси на програмската поезија, но и проблеми со кои се зафаќа литературата воопшто. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 387-395).

Нагласениот интерес кон откривањето на поетските процеси, на тајната на настанувањето на песната, Конески ќе го објасни во есејот под наслов „Ме уби пресилниот збор", посветен на поезијата на Б.Миљковиќ (1989), каде ќе запише:

„Треба да признаам дека мене едно време ми пречеше што во многу песни и кај многу поети станува збор за самата поезија. Денеска гледам дека, независно од таа лична контрола, такви песни некако неусетно се намножиле и кај мене". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 64).

Во есеистичките прилози, во песните, и особено јасно во разговорите со Ц. Андреевски, (Ц. Андреевски, Скопје, 1992) се кристализираат ставовите на Б. Конески за процесите на настанувањето на песната во неговата поетска практика.

Р. Ивановиќ во студијата *Создавање и обмислување на оствареното,* укажува на постоењето на една 'интерна поетика' на Конески, која се објаснува со теоријата на спонтаноста, што во огледот *Еден опит* (1979) самиот Конески ја сведува на 'откривање на песната.' Притоа, тој го брани правото на индивидуални становишта (*Песната*), а е против востановените поетики и мислењата на некои теоретичари дека 'го пронашле клучот' за толкување на

творештвото во одредена епоха. За него, 'творештвото е нагон', кој не прашува за смислата.

Ивановиќ потсетува дека Конески и порано предупредуваше дека неговите теориски прилози не се читани со потребното аналитичарско внимание, а со самото тоа не се доведувани во природна и логичка врска со неговите белетристички остварувања. Односно, аналитичарите ја пренебрегнувале дадената можност да ги споредат двата вида дискурзивна практика иако и обата начина на мислење, во суштина, се посветени на исти тематски и проблемски полиња. (Андреевски, Цане: Скопје, 1992).

Ивановиќ укажува и на текстот *Раката на мајсторот* (1989) во кој Конески, нагласувајќи ја потребата од усовршување на занаетот во секоја уметност, преку што ќе се стекне потребната рутина, укажува дека за поетот е битно да е 'начитан', музичарот –'наслушан', а сликарот – 'нагледан'. На тој начин, "во нивните сфери се вкрстуваат ритми, звуци, преливи на бои и кинетички стимули, се разбира не случајно и смешано, ами во широкиот тек на традицијата во која живее уметникот." (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 63).

В. Смилевски во текстот *Експликација на имплицитната поетика*, исто така поаѓа од есејот *Еден опит,* за да го истакне ставот на Конески дека тој е „прво целосно експлицирање на мојата дотогаш, како што велат, имплицитна поетика". Тука Конески, всушност, дава мошне јасна определба за начинот на настанувањето на неговите песни: „Јас сум ги усвојувал во своето детство нашите народни песни, преданија и легенди на самиот извор во најблиската средина, со нивното својствено звучење.(...). Подоцна сум користел во својата поезија многу мотиви од нашата орална традиција.Преку нив јас наоѓав начин да ги искажам своите дилеми, своите возбуди и огорченија. Јас вршев иновација, ги вклопував старите пораки во современ израз (...).Така се вклучував во оној континуитет, во она бескрајно течење. Така се чувствував сврзан со богатата јазичнотворечка лабораторија на колективот". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 397).

А во текстот *За поезијата,* Конески забележува: „Во моето сфаќање поетот не е лишен ниту од прозорливост, ниту од пророчка визија, ниту од силата на инспирацијата. Меѓутоа, во моето сфаќање зад него не стојат никакви виши сили, ами стои јазикотворечкиот колектив, со сета своја традиција која секој нов креативен чин го вклучува во еден траен и непрестаен тек". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 397). Тој тука зборува за 'лична поетика', за една ориентација што самиот за себе ја создавал во областа на литературата, но врз широката основа на постојната традиција.

Во *Откривање на песната* Конески наведува примери од повеќе поети од светската литература, кои сведочат за постапката на 'откривање на уметничкото дело', а во есејот *Совпаѓање*, укажува дека поимот 'откривање' е употребен за творештвото на старите руски зографи, за кои Б. Успенски во *Семиотика на иконата* вели дека не ја создаваат сликата, ами постепено ја откриваат. Како што укажува В. Смилевски, по десет години од настанувањето на овој есеј, Конески зборува за слична мисла на современиот руски поет Е. Винокуров, според кој: „Понекогаш се чини дека поетот не ги сочинува стиховите, не ги создава, ами обратно, како да открива нешто што веќе некаде суштествува. Тие се веќе негде, тој треба само да ги протрие до блесок, за да зазвучат, за да блеснат. При тоа тие се како таблиците на Менделеев: елементите веќе суштествуваат, тие треба само да се откријат, некои досега не се откриени, можеби многу од нив јас никогаш нема да ги откријам, и тие ќе суштествуваат во светот како потенција". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 398).

Сите овие постапки сепак најјасно се изразени во спомнатиот текст *Еден опит*, каде Конески истакнува: „Своето откривање на песната јас требаше да го објаснам со еден посебно изострен слух кај поетот за она што се случува во речевата дејност на колективот, којшто заедно со нив ги памети старите песни, но приготвува со секој ден материјал за новите. Тешко е да се претстави, а камоли да се прикаже, сложеноста на една таква јазикотворечка лабораторија. Од комбинирањето на идеите, до вкрстувањето на содржините, се оди до ситни подробности, до поврзување на фонетскиот и лексичкиот материјал, – сето тоа сообразно со потребата за искажување на колективот и авторот во дадено време, која во еден миг како до фокус доведува до откривање на песната". (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 398).

В. Смилевски нагласува дека кога Конески зборува за врската со традицијата, треба да се има предвид фактот дека една (национална) литература ја наложува својата препознатливост преку својата традиција, додека еден автор ја наложува својата посебност низ различноста, по својот сопствен пат, во рамките на традицијата на литературата на која ѝ припаѓа. Притоа, традицијата треба да се сфати како неисцрпна ризница за креативните сили што ја продолжуваат, значи – традицијата свртена кон своите перспективи, кон просторот што треба да го освои самиот творец во чинот на откривањето на песната.

М. Јенихен во текстот *Синтеза во модернитетот на нашето време – белешки кон типологијата на поезијата на Б. Конески* истакнува: "Познато е дека постојат два модела кои во поезијата на Конески со нејзината поетика и структура го втиснуваат печатот на

едно од основните дела на македонската култура: лирскиот и епскиот. Обата модела ги влечат своите корени од македонската народна поезија и од нејзината колективна традиција. (…) Во своето поетско деби Конески поаѓаше од нив и истовремено се стремеше индивидуално одново да ги обликува според своите сопствени претстави: лирското моделирање да го прошири во рефлексивно-медитативен исказ за човекот, епското преку една често драмска градација да го повиши до митолошкото.

Така лирско-рефлексивниот и епско-драмскиот модел стануваат основни форми на неговиот поетски исказ. (…). Моделирањето на Конески постојано е насочено кон тоа максимално да го акцентира подлабокиот контекстуален, или (…) филозофски изказ.” (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 229).

Зборувајќи за проблемот на *Интертекстот во песните од циклусот Марко Крале од Б. Конески*, Катица Ќулавкова забележува: „Книжевната историја одново и одново потврдува дека книжевноста е уметност на амбиваленцијата и на преобразбата, на преосмисмислувањето (ресемантизацијата) и табиетливото, каприциозно и мистериозно паметење“. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 243).

Таа нуди интересен клуч за толкување на опусот на Конески, нагласувајќи ги двата битни фактора: паметењето (на традицијата), и постојаната преобразба, ресемантизација на истата, но без да се губи врската со неа.

А. Вангелов, во прилогот *Една грешка во Тешкото*, истакнува дека „…поетот Конески не пропушта да потсети на улогата на факторот *импровизација.* Тој е не само важен, ами и пресуден за настанувањето на некои од неговите најубави поетски текстови“. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 37).

Плод на импровизација е и веќе класичната песна *Тешкото*, за што зборува и самиот Конески во *Еден опит:* „По извонредно лесната импровизација на некои текстови (*Тешкото, Стерна* и др.), одеднаш бев обземен од чувство дека јас песната заправо не ја пишувам, ами ја откривам“. (Конески: *Стари и нови песни*, Прилеп, 1976, 9).

Објаснувајќи го поимот импровизација, Вангелов се надоврзува на мислењето на Ј. Лотман по ова прашање, според кој : „Така, по образец на неповторливоста, (…) може да се состави текст како резултат на уметничката импровизација. Било да се во прашање руските приказни, било пак стилот на италијанската комедија дел арте, секогаш е во прашање вдахновена, мигновена монтажа на многубројни општи формули, готови сижејни состави, слики,

ритмичко-интонациски стапки, која се враќа  во свеста на творецот“. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 38). Притоа, како клучна ја нагласува констатацијата на Лотман дека: „Сиот тој огромен арсенал од повторливост не го спречувал (...) индивидуалниот удел на импровизаторот, туку напротив, му давал нему слобода на уметничкиот самоизраз“. (Исто, 38). Врз основа на овие забелешки, Вангелов заклучува дека склоноста кон импровизација е израз на стокирани залихи кои, во дадена ситуација, доаѓаат до моментот на својата ‘монтажа’ и  тоа ‘мигновена’, и ‘вдахновена’.

Во овој контекст ќе го наведеме уште и  ставот на  З. Анчевски за процесот на создавањето на песната кај Конески, кој открива и еден нов момент. Според него: создавањето на песната е идентично со откривањето на сопствениот идентитет, или поточно:

„Обидот на ‘јас’ да стаса до ненапишаната, идеална песна е всушност неговиот обид да се конституира како идентитет, како Dasein (Тука-битие)“. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 262). Ваквиот  процес  на создавање песна како обид за откривање на идентитетот тој го разгледува во песната „Вij“ од Б. Конески, при што констатира дека “доколку извршиме идентификација на говорниот субјект во песната со самиот автор, и се вратиме, како што вели Конески, ‘во кругот на индивидуалниот опит’, тогаш ваквиот опит се базира врз два типа сеќавање:  лично сеќавање и проширено сеќавање“. (Исто, 263).

Како што истакнува Конески во есејот *Проширено сеќавање,* ‘личното сеќавање’, „го сочинуваат елементи од доживеаното што можат со поголема или помала јасност да бидат побудени во свеста на дадениот индивид, спонтано или со намера и соодветен напор“. (*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*: 1999, 263).Ваквите ‘елементи од доживеаното’, според Конески, се составени од „силни впечатоци останати по некои настани, доживувани средби, преломни ситуации“, и како такви „претставуваат наслаги од првостепена важност за уметничкото творештво, на кое му служат како првичен материал“.(Исто, 263).

2. Вториот тип или  ‘проширеното сеќавање’. според Конески, е содржано во поетовото наследство. „Колку што е тоа побоато, толку е тој повеќе поет“. (...). Поетот чувствува темна трага од тоа што некој негов предок го доживеал во древното детство, па повикувајќи се на К. Г. Јунг и неговото учење за врската на творештвото со дејството на архетиповите,  заклучува: „...има во нашата свест еден слој на складирани податоци за случки, ликови, судбини, различни, па и говорни пројави – што не произлегуваат од нашето непосредно доживување, а сепак дејствуваат со емоционалниот набој, и сета богата конотација што се сврзува со лично дожи-

веаното. Како со тие податоци да се проширува нашето лично сеќавање“.(Исто, 263).

Ова ‘проширено сеќавање’ Конески го поистоветува со духовното наследство, во кое постојат еден вид наративни клишеа, ‘архетипи’, што се спротивставуваат на промена. Оттука, заклучува тој, ‘проширеното сеќавање’ е впишано во културолошкиот код на средината и индивидуумот, за што тој е најчесто несвесен, па затоа се случува да не може да биде сигурен дали нешто е навистина резултат од неговото лично доживување, бидејќи тие елементи (на сеќавањето) – придобиле кај ваквиот индивидуум силина што е еднаква со онаа на посебно јарките слики на личното сеќавање. Доколку пак таквиот субјект е поет, – заклучува Конески – заемното дејство на личното и проширеното сеќавање доведува до разгранување на неговата творечка природа.

Оттука, според Анчевски, „ваквиот начин на кој индивидуата на авторот го конституира, ситуира и манифестира својот идентитет и субјект, е еден вид наративна конструкција, аналоген во секој поглед со процесот по кој една нација создава легенди за и од својата историја. Затоа очигледен е постојаниот напор на Конески во своите есеи и во својата поезија да воспостави дијалог со легендите создадени од колективот, т.е. со традицијата во која поникнал како индивидуа и е сосема во право кога вели дека наследството е поврзано со дејството на проширеното сеќавање, кое пак не е пасивно, ами …дејствува, крои и прекројува, служејќи се со Фантазијата, како што тоа го прави и уметноста“. (Исто, 264).

Како изгледа тоа во поетската практика на Конески, јасно покажуваат некои од најмногу цитираните примери:

*Песнат̄а* (од збирката *Црква,* 1988)

И песната е дел од флората,
Таа никнува како смреката,
Како бамјата, како гравот!
Прими ја таква каква што никнала,
А не да ја ништиш според некаков вкус
И некаква поетика,
Да ја фаќаш за грло
Заради некоја странична идеја,
Како што се обиде Мајаковски.
Кој ти дал, најпосле, такво право?
Се знае што е етика.

*Поетика*
Јас песните ги берев
Од дрвото на животот
Како што селаните од Ракотинци
Пред Дуовден
Берат зрели цреши
Од црешовите дрвја.

Заклучок:

Значи, ако ги сумираме наведените автопоетички искази на Б. Конески за настанувањето на неговата поезија, содржани во неговите песни, есеи и други искази, како и некои релевантни сознанија за истата од повеќемина проучувачи, ќе дојдеме до следниве заклучоци:

– Конески песната не ја пишува, туку ја открива,
– Станува збор за спонтана поетичност, за спонтано откривање на песната
– Поетот ѝ служи како медиум на песната
– Клучно во тие процеси на настанувањето на песната е постоењето лично сеќавање – индивидуален опит, како и – проширено сеќавање- колективен опит/ поетовото наследство, архитекстот, архетиповите, традицијата
– Така, (според М. Јенихен) се формираат двата модела песни кај Б. Конески – лирски и епски, што ги влечат своите корени од македонската народна поезија и нејзината колективна традиција. Од таа традиција произлегуваат лирско-рефлексивниот и епско-драмскиот модел на песните на Конески
– Во таа смисла е и констатацијата на К. Ќулавкова за книжевноста како уметност на амбиваленцијата и на преобразбата, на преосмислувањето (ресемантизацијата) и паметењето, што особено е примњенлива на творештвото на Б.Конески
– Во песните на Конески (според А. Вангелов) станува збор за постапка на импровизација (според Лотман – „вдахновена, мигновена монтажа на многубројни општи формули, готови сижејни состави, слики (...), која се раѓа во свеста на творецот.

Наведениве искази и на авторот, и на неговите проучувачи, недвосмислено упатуваат на тесната поврзаност на Конески со македонската традиција, со културното и литературното наследство, што во својство на ‘проширено сеќавање’ му служи како основа врз која го создава своето уметничко творештво.

Оваа врска се манифестира на различни полиња:

– врската во постапката и во формата : лирско-епски модели од фолклорот, но и од обредите -тажачките, црковната литература - житијата

– во лексиката, топонимите, флората и фауната (и песната е дел од флората, (таа никнува како смреката, како бамјата и гравот, пиперките, кедарот)

– во мотивате- народни (легендарни) и историски јунаци – Болен Дојчин, Марко Крале, Сирма, Прличев, Жинзифов, Мажовски, Кочо Рацин, и др. уметници и значајни личности од македонското минато

– не помалку значајно и интересно е споменувањето на разни објекти: црквите, манастирите, калето, но и чешмите, стер-ните кои исто така имаат удел во идентитетското паметење.

На крајот ќе ја спомeнеме песната *Претеча*, со архаизиран наслов, во која Конески повторно го тематизира својот книжевен пат/опит со стиховите:

Јас одам околу.
Тој што ќе дојде по мене
ќе оди право.
………………..
Сепак јас сум тој
што го подготвува неговиот збор!

Во оваа песна Б. Конески, во неговиот препознатлив лапидарен стил, го сумира прашањето на поетскиот, творечки напор во пронаоѓањето на вистинскиот пат за поезијата на еден народ – кој мора да изоди еден заобиколен пат, за да го трасира патот на идните генерации.

Тој пат ’одоколу’ на Конески, е патот во кој преку сите наслојки на традиционалното наследство, се откриваат вистинските идентитетски вредности, кои понатаму треба да се развиваат. Во таа смисла и зборуваме за поезијата на Б. Конески како успешен обид за откривање на идентитетската меморија на македонскиот народ. Оваа мисла, во случајот на Б. Конески, е лишена од секаква патетика или која било друга актуелна конотација што му се додава на прашањето на идентитетот.

ЛИТЕРАТУРА:

Ц. Андреевски: *Разговори со Конески.* Скопје, Култура, 1992.

Б. Конески: *Стари и нови песни*, Прилеп, Стремеж, 1976.

Б. Конески: *Сеизмограф.* Скопје, 1989.

Б. Конески: *Избрани дела.* Јубилејно издание во 4 тома. Скопје, Култура, 1990.

Б.Конески: *Светот на песната и легендата.* Скопје, Гоце Делчев,1993.

*Придонесот на Блаже Конески за македонската литература*, Скопје, Универзитет „Св. Кирил и Методиј", Филолошки факултет „Блаже Конески", 1999.

***Нада Петковска***

## БЛАЖЕ КОНЕСКИ ВО И ЗА ЛИТЕРАТУРАТА: ОТКРИВАЊЕ НА ИДЕНТИТЕТСКАТА МЕМОРИЈА

*(Резиме)*

Богатиот и многустран опус на Б.Конески отвори многу перспективи во развитокот на македонската книжевност. Во прилогот го разгледуваме соодносот на некои негови научни ставови со книжевната реализација, особено поврзани со прашањата на идентитетската меморија,

**Клучни зборови:** – традиција, иновација, идентитет, меморија, автопоетика,

*Науме Радически*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКИОТ XIX ВЕК

Значењето и позицијата на XIX век зазема исклучително значајно место на мапата на националниот развој на Македонците. Оттука, воопшто не е ни неочекувано ни чудно што токму кон развојните специфичности на планот на јазикот, кон постигнатите остварувања, вредности и идеи во литературата, а со сето тоа и кон општите национални исчекорувања и позиции од тоа време константно е свртено истражувачкото и аналитичкото интересирање веќе на еден од втемелувачите на македонската модерна и, дефинитивно, во сè македонска македонистика – **Блаже Конески**. Научните преокупации со прашања од XIX век претставуваат дури и една од најсеопфатните, најкомплексни зафати врз коишто се создава и се развива неговиот извонредно резултатен, темелнички македонистички научен опус – од почетокот до крајот. Зад тоа, секако, стои најпрво неговата индивидуална свест за огромното значење на оваа временска отсечка во националниот развој и опстојување на Македонците, а потоа и неговите константни истражувачко-аналитички преокупации со проблеми и со теми, со личности и со дела остварени низ долгорочните македонски национално-културни развојни процеси.

Сериозноста, широчината и задлабоченоста во пристапот на Б. Конески кон македонскиот XIX век се потврдува веќе со неговите рани зафати со највиталните прашања во развојот на македонскиот народ во времето на национално-културната преродба. Такви најави, ако не и вистинска увертира во повеќедецениските преокупации со XIX век, можат да се детектираат веќе во неговиот насочувачки, програмски прилог *Македонскаӣа лиӣераӣура и македонскиоӣ лиӣераӣурен јазик* од 1945 година. Само неколку години подоцна тоа ни го потврдува и неговиот сега не веќе буквално прв, но веројатно најсериозен истражувачко-аналитички прилог кон македонскиот XIX век – студијата *Кон македонскаӣа ӣреродба. Македонскиӣе учебници во XIX век* (1949). Уште во невообичаено обемниот *Увод* кон оваа студија, Конески не само што прави, како што е карактеристично за него, комплетен, би рекле повеќедисциплинарен пристап кон односната епоха, туку и подиректно ќе *се уӣрави кон ӣрашањеӣо: шӣо оӣкрива ӣојаваӣа на ӣие учебници за нашиоӣ национален развиӣок накај ӣоловинаӣа од минаӣиоӣ* (XIX – заб.

Н. Р.) *век и малку подоцна.*[*] Но, сè уште не се впушта во вистински пристап кон учебникарските прирачници на неколкумината со оваа дејност зафатени македонски преродбеници (Партенија Зографски, Кузман Шапкарев, Ѓорѓија Пулевски и уште некои). Спротивно на тоа, уште во уводот, најпрво нашироко го разгледува прашањето за македонските училишта во средишните децении на XIX век, особено за учителите од соседните земји, главно од Србија и за учебниците кои тие ги пуштале во употреба во училиштата во Македонија. Во понатамошните делови од оваа студија, пак, во добро сондираниот и во извонредно широкиот пристап кон двата учебника на Партенија и дури осум на Шапкарев, во својот аналитички пристап Конески верзирано се движи сè од пошироките предуслови за нивното настанување, па до националните и јазичните идеи на овие преродбеници, за поособено аналитички да се задржи врз прашањата за јазикот токму на нивните учебници.

Во еден ваков камерен, ако не дури и само кроки пристап кон истражувачко-аналитичкиот на Конески во македонскиот XIX век, односно кон многустраните негови истражувања во таа сфера, за нас сега воопшто не е ниту неочекувано ниту чудно што уште во првите години од неговата научно-истражувачка актива тој се зафаќа токму со прашањата на преродбата и особено со учебниците како огледало во кое се препознава еден од најрелевантните национални белези на македонската национално-културна преродба. Во прашање е стремежот кон создавање литературнојазична норма врз основа на живиот народен јазик. Повеќе од тоа, веќе дводелниот наслов на неговата студија за учебниците открива дека овде не станува збор за проблемски зафат исклучиво со македонската учебникарска продукција во 60-тите и во 70-тите години на XIX век, туку дека е во прашање едно оптимално пошироко и далеку посуптилно проникнување во развојот на национално-културните процеси во Македонија во текот на неколку извонредно значајни децении во XIX век.

Воопшто не е изненадувачки, затоа, кога, мошне брзо по ова, веќе во следната 1950 година, Конески го објавува и неговиот сигурно истовремено или непосредно по тоа подготвуван исто така темелнички и прегледен труд во оваа сфера – книгата *Македонската литература во 19 век*. Како и претходната, веројатно и таа е подготвувана и публикувана пред сè за практична употреба во наставата. Нема ни потреба, затоа, да биде посебно нагласувана нивната извонредна меѓусебна комплементарност. Несоодветно што се појави последователно во однос на претходната студија, *Македонската литература во 19 век*, меѓутоа, е проблемски поширока, посеопфатна и обединувачка. Заради нејзината апликативна димензија, во својот поголем дел таа е реализирана како избор на текстови. Нејзиниот, пак, според обемот камерен истражувачко-аналитички

[*] Блаже Конески *За македонскиот литературен јазик*, Избрани дела, 5, Култура, Скопје, 1967, 152.

дел, е поинтересен како синтеза, како максимално згуснат аналитички сеопфат што го прави Конески на македонскиот XIX век. Тие триесетина страници од аналитичкиот дел на книгата, всушност, претставуваат многу повеќе од некој само за училишни потреби прилагоден „преглед" на една исклучително значајна епоха во нашиот национален литературен развој. Сосема сме слободни да констатираме дека оваа аналитичка студија се нуди како еден вид, навистина, на прв поглед непретенциозна, па сепак, вистинска пролегомена за камерна историја не само на новата македонска литература, туку, пошироко од тоа, се нуди како пролегомена за /на македонската култура и нејзиниот развој во исклучително специфичниот и многустрано сложен XIX век. Така е бидејќи, како што информира веќе регистарот на насловите во неа, аналитичкиот потход е свртен најпрво кон специфичните состојби и процеси колку во творештвото, не помалку и во културата/, а потоа и кон остварените автори и дела. И повеќе од очекуваното, аналитичкиот радиус на Конески овде се движи како во рамките на литературата со црковни, т.е. религиозно-поучни содржини од првата половина на векот, така и кон малку подоцна појавената граѓанска литература, каква што глобална поделба прави тогаш самиот тој.

Потпирајќи се најмногу врз сопствените јазични, книжевни и културолошки истражувања реализирани во неколкуте претходни години, со овие две прегледни студии Б. Конески ги постави и рамките и основните аналитички позиции и за подеталните натамошни проучувања на македонскиот книжевен XIX век од македонски национален аспект. Аналитичкиот потход врз кој се реализирани овие негови трудови, овие негови синтези е посебно свртен кон дотогаш познатите творечки резултати што беа на националното книжевно рамниште остварени во текот на едно цело столетие. Со овие два свои и не само за тоа време и навистина капитални проекти Конески веќе ја сондира подлогата, аналитичката рамка, контурите, ако не и проблемските јазли за неговите редовно детализирани натамошни промислувања на голем број појави, вредности и прашања што се специфични за нашиот XIX век. Веќе со нив тој се претстави како најкомплетен и водечки проучувач на македонскиот XIX век – како од јазичен, не помалку и од литературен, но посебно и најмногу од национално-културен аспект. Па сепак, најважното во сето тоа е што, покрај извонредните, профетски можности за предвидувања и за синтези, во нив дојдоа до израз и неговите извонредни можности за суптилно аналитичко проникнување во највиталните национални проблеми на една извонредно значајна и пресудна епоха.

*

Блаже Конески, меѓутоа, никако не остана само кај претходно разгледаните негови рамковни, синтетички и според зафатот глобални проекти на/за аналитичкото промислување на македонскиот XIX век. Неоче-

кувано и по малку збунувачко, но многукажувачко е тоа што, барем според времето на реализација, овие неколку трудови не се во последователна, што би било далеку пологично, туку во претходна позиција во однос на мноштвото подоцнежни негови прилози за XIX век. Овие вториве, пак, сочинуваат вистински детализиран аналитички мозаик на македонскиот XIX век en bloc – како на планот на јазикот и на литературата, така и на планот на културата во најширока смисла, а не малку уште и на планот на идеите и на општествено-економскиот развој или сè до социјалните сфери и до културата на живеење во најобикновена смисла.

Бидејќи XIX век беше предмет на неговите константни интересирања, оттогаш па до крајот на животот, од аналитичките преокупации на Б. Конески резултираат уште неколку десетини текстови како од поголем, така и од помал обем. Но, тоа се секогаш извонредно интересни и значајни прилози кон проучувањата на македонскиот XIX век. Сите тие се создадени како врз маркантни персонални, творечки и покренувачки, иницијативни појави, така и врз посуптилни јазични, литературни и национално-културни проблемски јазли што се карактеристични за нашиот XIX век. Иако се со различна дата на настанување и долго време беа достапни главно преку мноштво посебни и периодични публикации, во кои беа примарно претставени, тие го откриваат пред сè широкиот аналитички дијапазон на Конески, кој на проблемската мапа на ова столетие секогаш со истражувачко љубопитство, но секогаш и аналитички вехементно се движи од Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ до М. Цепенков и до К. Мисирков. Неговата извонредно богата научна библиографија многу подетално може да не информира за многуте сегменти на еден извонредно богат истражувачко-аналитички мозаик започнат веднаш по Втората светска војна, мозаик кого Конески го дополнуваше и досоздаваше сè до крајот на животот, што значи и во наредните 45 години.

Еден, според бројот на наслови сè уште камерен дел од оваа истражувачко-аналитичка актива на Б. Конески беше преобјавен, односно презентиран веќе во првото издание на неговите избрани дела во 1967 година. Тука особено внимание привлекуваат неколку портретски студии за најзначајните подвижници во македонскиот национално-културен развој во XIX век. Тоа се Кирил Пејчиновиќ, Григор Прличев, Марко Цепенков и Крсте Мисирков. Сите тие, како и некои на нив слични а нешто подоцна настанати студии на Конески, како што е и онаа за Јордан Х. Константинов Џинот, на пример, се од монографски карактер, кон кој често се стреми и кој извонредно му одговара кога станува збор особено за преокупации од областа на книжевноста.Тоа се, всушност, најчесто неговите книжевни портрети. Во духот на неговиот разговорно лежерен, овде уште и наративен и не без извесни уметнички специфичности стил, во сите нив Конески нашироко зафаќа и во духот на епохата во која дејствуваат и се остваруваат овие маркантни дејственици и креативни

реализатори на мапата на македонскиот XIX век, како што зафаќа и во нивниот егзистенцијално-дејствен итинерар, но и во нивната индивидуална психологија. Воопшто и да не потсетуваме колку лежерно, но со извонредна прецизност и сигурност, затоа, пак, вехементно, знаечки изнесува толку многу значајни детали од сите тие сфери, а особено и најмногу во врска со вредносните специфичности на од страна на овие дејственици покренатите национално-преродбенски акции и со нивните остварени творечки вредности. Натамошното попрецизно, особено илустративно потврдување на реченово, пак, меѓутоа, би не одвело во една извонредно широка интерпретација, од која, секако, сакаме да се поштедиме не толку себеси, колку нашите претпоставени реципиенти. Независно дали ќе се во прашање студиите на Конески за Пејчиновиќ или за Прличев, односно за Мисирков или за Џинот. Тоа, пак, што активата на двајца од овие значајни македонски дејственици од нашиот (многустрано раздолжен и продолжен) XIX век, Цепенков и Мисирков, особено на вториов, скоро целосно се остварува во XX век, кореспондира со попречуваните, па сепак не и неконтинуирани процеси на/во македонскиот национален развој во целина.

*

Еден поголем, според бројот дури и најголем дел од најчесто подоцнежните научни прилози на Б. Конески за XIX век, со сета своја проблемска разновидност, аналитички резултати и сознанија, се презентирани во истоимената книга – *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози* (1986). Временски последователни на претходно актуелизираните, тие најчесто претставуваат проблемска детализација на претходно поставените генерални аналитички позиции на индивидуалната промислувачка претстава на нивниот автор за македонскиот XIX век. Освен првиот прилог во книгата (*Македонската литература во 19 век*), скоро сите други за првпат се презентираат во едно вакво издание. Станува збор за книга во којашто е одразен најширокиот спектар и највистинската гама на научните интересирања и проучувања на Конески во не малку широката, но далеку повеќе национално извонредно значајна и проблемски густа временска одредница – XIX век. Констатираме ли дека книгава е компонирана од, односно резервирана за по обем, но само по обем помалите прилози на Конески за XIX век, пак, не ќе смееме да не додадеме дека триесетината прилози од коишто е компонирана доволно илустративно ја потврдуваат колку широчината, не помалку и паралелноста кај првото име на македонската филологија во неговите истражувања како на јазични, не помалку и на книжевни прашања, како и на прашања од национално-културната историја на македонскиот народ во поширока и најширока смисла. Сакаме ли, затоа, да ја детектираме и крајната линија од широчините на неговиот аналитички интерес, а тоа е оп-

штествено-економската, национално-културната, ако не дури и историографската, без каква што аналитичка подлога не се ниту неговите студии на јазични, не пак оние на книжевни теми, ќе констатираме дека таа е најзабележлива во прилозите за *Споменише на Исаија Мажовски* и *Еден опис на Дебарскиош округ од 80-шише години на XIX век*.

Започнеме ли, пак, само малку повнимателно да проникнуваме во мноштвото опсесии на големиот научник што се презентирани во книгата *Македонскиош XIX век*, не ќе можеме неотстапно да не се задржуваме кај мноштво извонредно суптилно насетени, значечки осветлени и маестрално разрешени прашања од сферите на јазикот, на книжевноста и пошироко. Така, со вистински многу нови сознанија Конески нѐ изненадува веќе во неговата нова студија за Пејчиновиќ (*Кирил Пејчиновиќ*), но и во неколкуте други прилози за стиховите и за епистоларијата на Пејчиновиќ. Со такво внимание можеме да се задржиме и врз афирмативно-аналитичкиот потход на Конески како кон некои ракописни текстови од XIX век, (*„Хождение Богородици по лукага“ во македонски препис од XIX век, за еден прилепски манастир од средината на XIX век*) така и кон вонредно интересните и лесно читливи прилози за Крчовски, за Партенија и за Ѓорѓија Пулевски. Многустрано значајни во таа смисла се особено прилозите *Партениј Зографски како граматичар* и *За јазиков на Пулевски*.

Па сепак, веројатно најбројни, а не ретко и за лингвистите и литературните теоретичари најпривлечни прилози од оваа книга би биле оние што се резултат на методите на подетална јазична, т.е. на лингво-стилистичка анализа. Неа не ретко ја применуваше Конески, наспроти неговите најбројни опсесии со прашања од историјата на јазикот кои, всушност, обострано се доближуваат со неговите интересирања во сферите на историјата на литературата. На ваква анализа тој подведува ред текстови како од уметничкото, така и од фолклорното, односно анонимното творештво на Македонците во XIX век. Во повеќе прилози од книгава таква аналитичка релација се остварува со текстови од Зборникот на Миладиновци, па со поезијата на Константина посебно, понатаму со делата на Крчовски и со јужномакедонските приказни од збирката на Верковиќ. Извонредно задлабочен, но јасен и само во прв поглед ненаметлив аналитички дух, Конески со успех проникнува уште и во некои специфичности и на планот на говорната традиција во XIX век. Илустративен пример е прилогот за некои црковнословенски елементи. Фактот што во аналитички спектар на Конески влегуваат не само прашања од филолошка, туку и од многу поширока културна, па и општествена проблематика, секако, кореспондира со сознанието дека македонскиот XIX век, односно аналитичкиот потход кон него, без нив воопшто не би бил тоа што треба да биде. Конески, секако, најдобро и го чувствувал и го знаел тоа.

Застанеме ли, на крајот, пред студиите на Б. Конески што ја третираат проблематиката на македонскиот XIX век како пред една монолитна аналитичка целина, што таа, бездруго, и вистински е, не ќе можеме

да не резимираме со сознанието дека XIX век во неа е рационално проникнат, т.е. промислен. Со сите проблемски разновидности и недоречености, со сите заплеткани и извонредно тешко разрешливи проблемски јазли, а особено со сите пречки и атаци врз македонскиот национално-културен развој. Токму поради тоа, веќе со неговите први научни прилози на теми, проблеми, личности и дела од XIX век, односно со сознанијата и резултатите до кои доаѓа во нив, тој застанува во редот на втемелувачите на неговите (на XIX век) проучувања од македонска национална позиција. Понатаму, во текот на половина век, Конески е уште и еден од неговите најрезултатни истражувачи и афирматори. Посебно е впечатлива повеќестраноста, комплетноста и комплексноста на/во неговите аналитички преокупации со XIX век, кои се разгрануваат како во науката за јазикот, така и во книжевната наука, а веројатно и пошироко. Сумирајќи ги сознанијата што се оформени во овој камерен пристап, затоа, не можеме да не речеме уште и дека во аналитичката тактичност, грижливост и мудрост на Конески, македонскиот XIX век го имаше „пронајдено" не само својот проблемски најразновиден, туку веројатно и својот највнимателен аналитичар и промислувач. Така е најмногу и пред сè поради тоа што тој имаше извонредни можности за детектирање и за едно ненаметливо и неприсилено, но до толку посуптилно промислување не само на македонските јазични процеси и проблемски јазли во XIX век, туку, поради тоа што XIX век тој го промислуваше во неговата комплетност и во неговата тешко дофатлива комплексност.

Naume Radiceski

# BLAJE KONESKI ET LE XIX-éme SIECLE MACEDONIEN

*(Resumé)*

Blaje Koneski, au cours de toute une moitié du siècle à peu près, montre une attention permanente, en tant que chercheur et analyste, pour le développent nationale et culturel des macédoniens au XIX-ème siècle. Il a publié ses études fondamentales, et même une sorte des études monographiques à ce sujet, dans les premières années de son activité scientifique. Ici nous allons citer ses études intitulées: **"Les manuels macédoniens au XIX-ème siècle" (1949)** et **"La littérature macedonienne au XIX-ème siècle" (1950)**. Dans la période qui suit il s'est consacré à son travail de faire les portraits des hommes de lettres macédoniens, nationales et culturels, qui avait été les plus importants au XIX-ème siècle. Donc, il s'est intéressé aussi pour tout un mosaïque de petits details exploratifs et analytiques, sans importance à première vue, mais très importants et très intéressants d'ailleurs. Dans la délicatesse analytique, dans la sollicitude et dans la sagesse de Koneski, le XIX-ème siècle macédonien avait "trouvé" non seulement son analyste le plus diversifié, mais aussi un analyste et un penseur le plus attentif de tous les auteurs macédoniens de l'époque mentionnée ci-dessus.

*Слављуб Обрадовић*

# МОТИВИ ИНТИМЕ И ТРАДИЦИЈЕ У ПОЕЗИЈИ БЛАЖЕТА КОНЕСКОГ

**Апстракт:** Мотиви интиме у поезији Блажета Конеског су често повезани с песниковим доживљајем традиције и много тога што је фолклорно а налази се у корену бића македонског народа. У поезији овог песника преплићу се интима, фолклор, традиција, универзално поимање егзистенције, имплицитно поништавање страсти у потрази за песмом која ће бити проста, схватљива и једноставна, али која ће уједно бити искрена, самосвојна без обзира да ли у њој почива радост, туга, бол због растанка, душевна неугода и тескоба, свест да вазда треба бити окренут витализму, крепости духа и свему ономе што у себи носи отпор једном космичком мраку и безнађу. Конески је песник који тежи светлости и непрекидно се отима свим неугодама, усамљености, равнодушности, апатији.
**Кључне речи:** интима, традиција, фолклор, егзистенција, неугода, страст, туга, усамљеност, крепост, дух

Блаже Конески (1921–1993) је песник који припада првој генерацији македонских послератних писаца. Реч је о песнику који је био растерећен одисејевских немира у смислу да мора да тражи и да пронађе своју Итаку и да у том тражењу савлада сва пустоловна искушења у судару с непознатим световима, јер Итака је управо земља у којој се родио и у којој је живео, коју је додиривао својим телом и духом, простор који га је напајао снагом и крепошћум и који га је својим митским значењима стално враћао коренима смисла лепоте. Конески је својим песничким делом потврдио свој однос према песми и према народу из кога је потекао, према прошлости коју је непрекидно откривао и имао на уму и према завичају који је у њему поништавао сваки осећај трагике и сувишности а, уједно му помагао у размицању тамних застора на путу свакодневних сусрета са човеком. Отуда се може рећи да је свеукупна његова поезија лирска апотеоза љубави, родољубља, човечности, присног припадања земљи и народу. Песник је знао и за многе друге светове, али је присно припадао само својој земљи и једино је у њој, у њеној прошлости и садашњости, налазио своју људску и чувствену суштину и једино је у њој успевао да се суочи са многим раскршћима сиве монотоније.

Основни елементи поетике овог песника су: интима, традиција, историја, једноставност, експресивност израза који има своје корене у народном језику и у народној поезији, као и модеран однос према структури песничке слике и версификације. Песник није писао манифесте у којима би, експлицитно или имплицитно, износио своје погледе на поезију, али је у разговорима често истицао да поезији у свом стварању придаје велики значај и да је она својеврсни мост између њега и других људи. Истакао је то и на једном саветовању у Крушевцу које су организовали књижевни ствараоци окупљени око Издавачке куже „Багдала“. На питање Тодора Чаловског: „Шта представља за вас поезија у корпусу вашег научног, лиингвистичког, теоретског и књижевног стваралаштва?“, Блаже Конески је одговорио: „Поезија заузима централно место у мом стваралачком раду. Континуирано, већ четири деценије, ја радим у области поезије и мислим да у њој налазим нарочито добар израз за своје размишљање, осећање за своје дилеме, тако да оне на својеврстан начин представљају једну моју биографију. За све што ме је преокупирало у поезији настојао сам да нађем одговарајућу македонску реч. Јер, тајна поезије је у одабирању и низању речи. Друге области моје активности иако су изискивале много више времена и у том смислу одузимале мојој поезији, на свој начин су јој и давале. Никад нисам постављао себи немогуће циљеве, а трудио сам се према својим могућностима, на најбољи могући начин да их остварим“ (У: „Багдала“, XXIII, бр. 279, Крушевац 1981, стр. 33). Такође, песник истиче: „Имао сам осећај да мој текст треба да звучи теже и неконвенционално“. Касније је Конески, сазревајући као песник, проналазио мотиве у својој најближој околини, али и у митолошкој свести и традицији македонског народа. Тек после тражења и проналажења мотива у традицији и митологији, Конески је успео да се у потпуности споји са средином у којој живи и са људима који га окружују не само својим физичким трајањем, већ и многим својим животним преокупацијама, лутањима, суочавања с безизлазима, проналажењима трачка светлости у тами, оптерећеностима које су плод живота који желе да живе. Конески је рано схватио да је његов народ у прошлости имао свој ритам хода и да никада није престао да антејски буде везан за земљу и за све оно што је витално, што је митско и сунчано поднебље живота у коме је било и трагике пада и лепоте уздизања. Конески је са обала живота улазио у само средиште истог, а његови емоционални немири се нису никада гасили није имао потребе да тежи некој фиктивној хармонији свестан потребе да човек мора да се уздигне изнад прашине стварности и да удахне гутљаје морално чистијег зрака, јер једино тако човек може да живи светлије, часније и узвишеније.

Песник Блаже Конески је улазио у извориште, или у просторе прамаглине и прапостојбине песме, тихим и свечаним ходом, без еуфорије и наглашене екстазе. На путу њиховог трагања за иницијалним подстицајиима нема јецаја, а душа је смирена и не цвили као што је то случај код

Возбудата што ја носи копнежот е адекватно претставена низ возвишеноста на амфибрахот и акцентите во „*гроб ше*мен и *сту*ден" кои кулминираат со завршната цезура, за потоа да уследи трохејската низа што ја изразува решителноста на јунакот во врска со потфатот ритуално претставен во следниот стихуван пасус. Копнежот по „гроб" истовремено може да значи и раскрстување на јунакот со состојбата *јас-некогаш*, потврда на состојбата *јас-сега* и навестување на нова состојба-идеалитет, *јас-кое-треба-да-биде*. Обопштувајќи ги различните фази во трансформацијата на субјектот во „Болен Дојчин", Вангелов бележи: „Не постои минато до колку не ја искажува сегашноста како негов подвиг. Не постои сегашност до колку нужно не произлегува од минатото. Одложената смрт... е всушност потрага по минатото, довршување на минатото, негово закономерно втопување во сегашноста."[18] Но за да се оствари *јас-сега* и тоа да премине во *јас-кое-треба-да-биде*, потребно е да се изврши божескиот ритуал на повторното раѓање низ смртта.

Токму затоа, во последниот стихуван пасус од песната, јунакот ја повикува непознатата „*жена, единствена на светот*", воедно и мајка и сестра, обете соединети во моќната божица-мајка. Во симболот на мајката раѓањето и смртта се во соодност: раѓањето е излегување од нејзината утроба, умирањето – враќање во неа. Раѓањето (барем во случајот на Ева) е казна и страдање, „*мака до вбигорување*", а животот по него е подготовка за смртта и дел од херојскиот ритуал. Затоа Дојчин сака да ја отстрани грозата од поимањето за смртта, па ја повикува сестрата да не се грози, да ги збере неговите „*мувлосани коски*" и да го состави со тоа што ќе го повие „*со триста лакти платно*". Повивањето во платно на новороденчето и умрениот е присутно во најразлични традиции. Детето се повива по раѓањето за да стекне цврстина на телото, а повивањето на умрениот има двојна функција: повојот „во прв ред потсетува на мрежата од животен флуид што го обвива семирот... но и на *светлосната облека*, на воскреснувањето по хипнозата на смртта, која е време на инкубација и 'ртење."[19] Идентификацијата на смртта со раѓањето е имплицитно наложена и во молбата на Дојчин упатена до мајката да го исправи за *пак* да научи да оди. Исправањето и повторното учење на одот се само чекор до воскреснувањето, а тој чекор се исчекорува со убивањето на „*Црна Арапина*", со победата на смртта со смрт.

Но кој е Црна Арапина? Ако Црната Арапина се сфати како симбол на надворешното зло, тогаш песната интертекстуално се отвора кон историскиот контекст и тој се толкува како наметната сила (јарем, гнет, ропство), што јунакот, било реален (но хипертрофиран, хиперболизиран), било фиктивен, но во секој случај репрезент на потчинетите и угнетените

[18] Атанас Вангелов, *Литературни студии*, 95.

[19] Види: Jean Chevalier, Alain Gheerbrant, *Rjecnik simbola*, 527.

(па оттаму и неговата болест), треба да ја отстрани низ својата жртва. Во таа смисла јунакот е симбол на борбата на еден потчинет колектив за слобода од вековното ропство. Ако пак Црната Арапина е деструктивна природна сила која носи болештини и чуми што ги запустуваат земјата, стоката и луѓето, тогаш јунакот е принцип на животот, но живот кој е заразен од чума. Тој е ем рицарот, ем Болниот Крал (од легендата за Гралот) кој треба да ја „пропади" чумата, но пред конечната битка со неа треба да мине низ редица искушенија за да ја возобнови својата чистота и метафизичка храброст, а преку нив да ја стекне неопходната свест и сила за изгонување на злото и реставрација на плодноста и берикетот; тој е сонцето кое мора да мине низ бездната на мракот пред повторно да се роди.[20]

Ако пак Црната Арапина е сместен ентериорно, во самиот субјект, тогаш тој е потсвеста, другото, кое е далеку пошироко и помоќно од свеста и „јаството" и затоа претставува нивен предуслов. Фројдовски гледано, на сè што е свесно му претстои претходна несвесна фаза, а она што е несвесно може да остане такво и да претставува вистинска психичка реалност. Значи, свесното е деривација од несвесното, а како што веќе видовме, „проширеното сеќавање" според Конески е секогаш насочено кон таквиот „архив" на „првични слики" впишани во субјектот низ семејниот или колективниот код, без оглед на тоа дали, кога и колку тие можат да му бидат достапни. Тие се производ на репресија и се активираат при репресија, но иако првични, немаат свое конституирано извориште или сидриште и функционираат како *différancé*-от на Дерида кој го одредува невозможниот почеток во разликата што го децентрира и го одложува неговото конституирање како таков. Затоа мислите и желбите на субјектот се *секогаш и веќе* удвоени и поделени. „Потсвеста", вели Дерида, „не е, како што знаеме, скриено, виртуелно, потенцијално само-присуство. Таа се разликува/одложува себеси, што без сомнение значи дека е исткаена од разлики„ кои не ѝ дозволуваат да се опредмети како присуство. „...Во друготноста на 'потсвеста' немаме работа со низа од модифицирани сегашности – сегашности кои минале или треба да настапат – туку со 'минато' кое ниту било, ниту пак некогаш ќе биде сегашност, а неговата иднина не ќе биде никогаш негова *ӣродук-ција* или репродукција во облик на присуство."[21] Затоа *јас-некоīаш* ниту било ни ќе биде *јас-сеīа*, а уште помалку *јас-кое-ӣреба-да-биде*; тоа може да биде само инхерентна трага и во едното и во другото. Во таа смисла „борбата" меѓу свесното и потсвесното всушност и не може да се кла-сифицира како

---

[20] Во таа смисла Болен Дојчин, како и Геронтион на Елиот, е многу сличен на *pharmakos*-от кој е одбран со својата жртва да го заштити селото (градот, светот) од злото што се подготвува да дојде (болештината, смртта, зимата, Богот-осветник), а сè уште не дошло.

[21] Jack Derrida, „Differance", 152.

„борба", туку како деконструктивен процес кој не му дозволува ниту на едното, ни на другото да доминира, да има превласт или да се затвори во метафизичките, ејдетски рамки на само-присуство, како резултат на што субјектот би се конституирал во апсолутен *Да-сеин*.

Во таа смисла и „борбата" меѓу животот и смртта, сегашноста и минатото, човекот и богот, претставуваат процеси кои во песната може да се читаат и како метафора на самиот креативен процес. Но што може во неа конкретно да нè наведе на такво читање. Единствените стихови кои се хијазматични и во кои се посреќаваат два поетски дискурса, низ кои се провира еден имплицитен дијалогизам во „Болен Дојчин" се: *„кога ми закрейна гласоӣ за најдлабок збор, / ракаӣа за најӣежок меч"*. Тие го деконструираат насловот и дозволуваат амбигвитетна, „двојна деривација", со што тој истовремено станува внатрешна матрица на песната и интерсемиотичка референца. Тоа се стихови кои го подриваат и релативизираат односот меѓу драмската персона и авторот и обратно. Паралелизмот во овие два исказа произлегува од метонимиските парови *„гласоӣ– ракаӣа"*, *„најдлабок збор – најӣежок меч"*. Следствено, силата на поетскиот глас се мери со длабочината на зборот, како што силата на раката се мери со тежината на мечот. Затоа, подвигот на Болен Дојчин е еднаков на подвигот на поетот, а болеста на Болен Дојчин е „болест" и на самиот поет. Кога Дојчин бил преполн сила за херојски дела – се сломил, кога гласот на поетот закрепнал за идеална песна – стивнал, па создавањето на таквата песна повторно е одложено.

*Весна Мојсовска-Чепишевска*

# *ТАБЛИЦА ПЕРВАЈА* НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

### 1. *Таблица йервaја* наназад

Уште одвај осумнаесетгодишен, Јордан Хаџи Константинов - Џинот го избира учителството како свој животен позив, и веќе во 1838 година е учител во својот роден град, Велес. Важен настан од ова време на неговата учителска работа, вели Блаже Конески, е *Таблица йервaја*, потпишана со неговите иницијали, чија појава се случува некаде околу 1840 година. Тоа е еден практичен школски текст, сличен на многубројни тогашни т.н. „таблици“ што се во употреба низ училиштата во Грција, Романија, Србија, Бугарија, како и кај нас во текот на повеќе децении од 19-от век, или како што потенцира Ванчо Тушевски: *Таблицаӣа* ***беше на мода*** *и сӣоред неа се учеше во многу училишӣа на Балканоӣ. Таа ӣреӣсӣавува ӣреодна еӣаӣа од ќелијноӣо учење до алилодидакӣичкиоӣ меӣод. Само шӣо зачекори во учиӣелскиоӣ живоӣ, Џиноӣ* ***сеӣи ӣоӣреба да издаде учебно ӣомагало****. Неговиӣе кревки можносӣи ја ӣородија „Таблица ...“ – ӣрв јавен ӣексӣ ӣоӣӣишан со имеӣо на велешкиоӣ филозоф* (2003: 227, означеното е мое). *Таблица йервaја* на Џинот содржи поголем број морализаторско-дидактични мисли, испечатени во два столпца на една страна од еден лист, т.е. како **„таблица“ со големина 44/32 сантиметри**[1]. Самиот автор не го означува изворот што го користи при нејзиното составување, па така преостанува, како што вели Харалампие Поленаковиќ, *изворот да се бара во литература со многу сличен карактер* (1973: 13), при што доаѓа до откритието дека „таблицата“ на Џинот *содржи најголем дел мисли извлечени од „Ижица“ на Д. Обрадовиќ, и тоа од Част I Ижичини дарова* (1973: 21)[2].

---

[1] Таблиците обично биле закачувани по ѕидовите на училниците т.е. на видни места, и од нив читале учениците. Оваа таблица служела како учебно помагало при основно описменување на учениците. На една страница од голем формат се даваат поучни изреки.

[2] *Во однос на „Ижица“, „Таблицата“ на Ј. Х. Константинов ги покажува следните карактеристик:. Џинот или преведува буквално, збор по збор од српски на македонски и со тоа ни дава* ***убав македонски превод од српски јазик****, или комбинира по две-три или по повеќе мисли Доситееви и ги дава во еден ук, или, пак, ја задржува основната мисла на Доситеј Обрадовиќ и ја искажува на свој начин, со свои зборови* (Поленаковиќ, 1973: 21).

Цинот ужива глас не само на добар учител туку и на умен човек, на филозоф[3]. Според Конески, *Македонија го доби во него својот најистакнат учител* (1987: 11). А појавата на *Таблица первоја* Конески ја смета како почеток на една нова епоха во развитокот на македонската просвета и писменост во XIX-от век. *Со неа се постави* ***раздел спрема традиционалната црковна просвета и религиозно-поучната литература****, со која беа тесно врзани Јоаким Крчоски и Кирил Пејчиновиќ (...). Огромна е разликата по дух и содржина меѓу текстовите на Крчовски и на Пејчиновиќ од една, и на Цинот од друга страна. Тој прави* ***решителен чекор напред кон модерната светска просвета***, нагласува Конески. *Заедно со новите идеи се активираше на јазичен план еден нов богат лексички слој што го сочинуваа словенската книжна лексика и интернационализмите* (1987: 12, означеното е мое).

### 2. *Таблица первоја* нанапред

Блаже Конески во својот прилог *Светот на песната и легендата* говорејќи за својот индивидуален опит и особено за интимната врска со традицијата, нагласува дека таа му е потребна зашто: *... со тоа сум нашол начин да ја искажам својата животна филозофија, своите дилеми, своите возбуди и огорченија. Јас вршев иновација, ги вклопував* ***старите пораки во современ израз*** *и ги варирав по начин што му одговара на интересот на современиот човек*[4]*. Меѓутоа, јас за сето време бев уверен дека по длабочината на сфаќањето на проблемите, во филозофска смисла, по ништо не ги надминувам своите претходници, кои на истите мотиви им дале израз соодветен за својата епоха ...*[5]

---

[3] *Неговата основна мисла за доброто како врвен идеал на животот, потоа беседите за пријателството, разумноста и, конечно, неодминливиот Сократ – омилената тема и на Доситеј, свое место ќе најдат во многу текстови на Цинот* (Тушевски, 2003: 210). *Мудрословијата од „Таблица ...“ и според формата и според содржината*, за Тушевски *се идеен предвесник на голем број филозофски изреки што Цинот ги испрати да се печат во Белград* (2003: 227). Така, во 1856 година, неговите филозофски мисли што се најблиску до *Таблица первоја,* собрани во две збирки афоризми, ќе бидат испратени да се печат во *Друштво српске словесности*.

[4] Овие размислувања на Конески се совпаѓаат со размислувањата на Јуриј Лотман за функционалната двојност на текстовите во системот. Во општиот систем на културата самите текстови исполнуваат две основни функции: **адекватен пренос на основните значења** и **раѓање на нови значења**. Првата функција најдобро се остварува кога се случува едно наполно совпаѓање на кодовите на говорителот и на слушателот и, след-ствено, во услови на максимална означеност на текстот. Впрочем, и Цинот и Конески посакуваат да подучуваат, да мудруваат и во тој поглед „таблицата“ им се покажува како доволно добра за таа цел. Што се однесува до втората функција, т.е. до она раѓање на нови значења, доаѓаме до моментот кога новиот текст престанува да биде пасивна алка на пренос на информации од испраќачот до примачот (Лотман., 2003: 41-61), што е постигнато и кај Цинот во однос на неговиот претходник, Д. Обрадовиќ, и кај Конески во однос на претходниот македонски создавач на „таблицата“ – Цинот.

[5] Блаже Конески. „Светот на песната и легендата“ во *Есеи и прилози*. – Скопје: *Гоце Делчев*, 1993.

Основната мисла на Цинот за доброто како врвен идеал на животот, како и неговите беседи за пријателството и за разумноста се подлога и во *Таблица йервaја* на Конески. И како што Цинот ја сфати потребата од соодветна лектира за душата за тоа време, со која ќе му се покаже на својот народ како може да владее и како чесно може да си служи себеси и на своето општество, така и Конески ја почувствува потреба уште еднаш да му го каже својот аманет на својот народ како соодветна лектира во неговото време. *Во духот на своето време, кога морализаторството и поуката и, над сè, религијата, се основен елемент кој завлегол длабоко во мисловниот свет на нашиот интелигент, Цинот љубува да филозофира, предодреден до извесна степен и од самата природа* (Тушевски, 2003: 228). И Конески љуби да филозофира, поточно да мудрува:

1. По законот на местото, **можеме да го сфатиме само животот, не смртта**. Затоа е оправдана надежта и секоја оптимистичка илузија.

2. **Космосот се крепи на дуализмот** и од него зема внатрешна сила. Ден и ноќ. Лето и зима. Добро и зло. Вечна борба без крајна победа и без краен пораз.

3. Во два следа се врти и историјата: по период на цицање крв со памук, следува период на пуштање крв со нож.

4. **Грабежот е неизоставна составка на економската дејност** во толку изделените етапи. Економските системи можат да бидат подобри или полоши, но нема економски систем ефикасен сам по себе, без да е во него вграден грабежот. Мит е дека богатиот, цивилизираниот Запад, е создаден само со труд.

5. Во толку изделените етапи, успешните протагонисти на релативната стабилност тврдат дека **економијата решава сè, додека демонските природи се потсмеваат на тоа**, подготвувајќи се, во смената на историските периоди, да го пљачкосаат тоа што други го спечалиле.

6. Има историски релјеф. Кај што текло вода, пак ќе тече. Се менуваат ознаките, а се перпетуираат привилегиите. Важно е не да бидеш доследен, а да не плаќаш данок, како што плаќа рајата. Формите се менуваат, суштината останува. Затоа **најмалку обнова, во смисла на активирање на трудот, има во региони со стара државност, во кои привилегиите се вкорениле подлабоко, отколку во периферните области на светската историска сцена**.

7. *Препорака*. Поради законот на местото, **оптимизмот значи подобар избор од песимизмот**. Сè е загубено без верата дека човештината, сепак, може да си создава поширок простор. Тоа би значело безусловна капитулација на духот. Тоа не го допушта дуализмот што го проникнува космосот. Има смисла во Сизифовата работа. Дали сме доволно свесни дека **понекогаш руините, и по својата убавина, нè импресионираат повеќе од зачуваните градби**?

Скопје, март 1851 лето
Јордан Хаџи Константинов – Џинот

***Исповед на еден мистификатор***

*Овој текст го напишав јас едно претпладне во март 1993 г. На Џинот сум му благодарен што ми ја позајми формата. Решив да не брзам со објавувањето и само неколку копии поделив меѓу свои пријатели, со забелешка под текстот: соопштува Блаже Конески. Видов дека некои од нив не ја открилe веднаш играта, зашто ме распрашуваа во какви околности можел Џинот да се искаже на ваков начин.*

*Сега, кога се решив да ја објавам оваа „таблица", не би сакал да ги доведам во иста ситуација и некои од читателите. Затоа сметав дека треба да го приложам ова објаснение.*

*Блаже Конески*[6]

Текстовите можат да бидат вметнати во текстот, како што културите можат да бидат вметнати во културата, зашто, според Ренате Лахман, *секоја дадена култура е ново сумирање на сè она на што ја потсетуваат минатите култури,* што го препознаваме во признанието на Конески дека му е благодарен на Џинот од кого ја позајмил формата. Во тој контекст звучи храбро и провокативно претставата на Хорхе Луис Борхес *за вечното враќање на префигурацијата на секое дело и на книгата во која се содржани сите книги. Според оваа претстава, нема оригинални уметници - единствено архетипскиот уметник работи врз архетипското дело на уметноста*. Затоа и Борхес сугерира дека *концепцијата за плагијат е целосно неоснована, како што е тоа веќе покажано, сите дела земаат од делото на безвремениот и безимениот автор* (според Ренате Лахман, 2003: 230). Впрочем, тоа го кажува и самиот Конески преку признанието во *исповедта на еден мистификатор*.

Така како што Џинот, преку дваесет и трите реда кои содржат малку помал број (20) афоризми со морално-дидактички карактер, настојува во своето време **да ја облагодари младата ученичка душа**, така и Конески преку својата мистификаторска играрија развиена во само седум точки, од кои последната е именувана како „препорака", се залага на новата/младата самостојна македонска држава (од перспектива на времето кога е пишувана оваа книжевна играрија, а тоа е март 1993 година, две години од осамостојувањето на Македонија и половина година од сопствената смрт) да ѝ остави еден книжевно-историски тестамент, во кој препознаваме еден импулс од самиот автор, кој го свртува вниманието кон истрошените литературни форми како што во овој случај е „таблицата". Всушност, *Таблица первaја* на Конески ја потврдува оригиналната

---

[6] Текстот е преземен од е-списание *Блесок* - види Блаже Конески „Таблица первaја" во *Блесок*. – Скопје: број 37, јули-август 2004 (http://www.blesok.com.mk/main.asp?lang=mac&izdanie=37), а означеното во него е мое.

идеја *за создавање на литература од литература, што е пишување како континуитет, пишување како одговор, или повторно пишување* (Лахман, 2003: 221).

*Таблица первaја* на Конески се чита и како еден потсетник како треба да се однесуваме во/со животот преку поуки манифестирани во неколку дихотомии: живот – смрт, добро – зло, победа – пораз, оптимизам – песимизам, потоа форма – суштина и, особено, стара државност – периферни области на светската историска сцена. Конески го прави тоа исто толку суптилно како што пред него тоа го правеше токму Џинот. Сепак, оваа *Таблица первaја* на Конески е многу повеќе тестамент кој, ете, го чекаше вистинското време (одбележување 90 години од неговото раѓање и 65 години од основањето на Филолошкиот факултет) и место (на Филолошкиот факултет, кој го носи неговото име) за да се отвори и да се провоцира за негово посериозно исчитување.

ЛИТЕРАТУРА:


Конески, Блаже. „Таблица первaја“ во *Блесок*. – Скопје: број 37, јули-август 2004 (http://www.blesok.com.mk/main.asp?lang=mac&izdanie=37).

Конески, Блаже. „Џинот“ во Јордан Хаџи Константинов – Џинот. *Избрани страници*. – Скопје: *Матица македонска*, 1987, 7-39.

Лахман, Ренате. „Литературата создадена од литература: пишувањето како продолжение, пишувањето како одговор и преработка“ во *Теорија на интертекстуалноста*. – Скопје: *Култура*, 2003, 219-243.

Лотман, Јуриј Михајлович. „Текст во текст“ во *Теорија на интертекстуалноста*. – Скопје: *Култура*, 2003, 41-61.

Поленаковиќ, Харалампие. „Изворот на *Таблица первaја* од Јордан Хаџи Константинов Џинот“ во *Екот на народното будење*. – Скопје: *Мисла*, 1973, 9- 24.

Тушевски, Ванчо. *Јордан Хаџи Константинов – Џинот*. – Скопје: *Менора*, 2003.

Vesna Mojsova-Chepishevska

## *TABLICA PERVAJA* (*ТАБЛИЦА ПЕРВАЈА*) BY BLAZHE KONESKI

*(Summary)*

Koneski finds the source for creating this text in *Tablica pervaja* by Jordan Hadzi Konstantinov – Dzinot, which appearance in 1840 we can consider as a beginning of a new era in the progress of the Macedonian education and literacy as well as a beginning of the noticeable presence of Dzinot's in the literary public of the time. This very short text of his, composed of seven items overall, he wrote one morning in March in 1993, i.e. few months before his death and it was published in the e-magazine *Blesok* (Skopje, number 37, July – August 2004). *Tablica pervaja* by Koneski, can be read as well as a kind of memoir of how we should act in life, as Dzinot did before, but more as a will which waited the right time and place to be opened and read more thoughtfully.

**Key words:** "tablica", didactic-moralistic aphorisms, will

*Кристина Николовска*

# *ARS POETICA* – ЕСЕИСТИКА НА КОНЕСКИ

Прашањето „*Ars Poetica* – есеистика на Конески" спаѓа во „прашања од теоретски интерес" (термин на Конески)[1], иако тој скромно вели „импресии од мојот индивидуален опит". Толкувањето или растолкувањето на најсуштинските творечки процеси се отвора во есејот „Еден опит", каде што монументална е тезата за „откривање на песната".

## Создавање на песната

Кога Конески го поставува прашањето за „создавањето на песната"[2] и за „генерирањето на литературниот текст"(...)[3], тој ја открива *Ars Poetica*-низата од која расте идната песна: *суштествување* → *откривање* → *отфрлање на непотребното* → *запишување*.

## 1. „Суштествување" на песната

Конески се сложува со Надежда Манделјштам која има впечаток дека „ (...) песните суштествуваат уште пред да бидат запишани". [4] Поетот ја „носи" песната во себе, а потоа таа станува „запис". Важен е терминот „суштествување" бидејќи може да се доведе во врска со „битисување", со „живеење", а, секако, и со поимот „суштество" или со „битие". Тоа е суптилна, ненаметлива *антропоморфизација на песната*. За поетот, песната оживува уште пред да биде запишана, а за другите – од оној момент откако ќе биде запишана.

## 2. „Откривање" на песната

„Мостот" помеѓу *суштествувањето* и *запишувањето* на песната е *откривањето на песната.* За Конески *Ars Poetica*-процесот е „откривање, а не пишување на песната": „(...)песната повеќе ја откриваме

[1] Блаже Конески: „Ликови и теми". – Скопје, Култура, 1990, стр. 253.
[2] Ibid., 258.
[3] Ibid, 302.
[4] Ibid, 257. Цитатот е од Надежда Манделјштам, сопруга на поетот Осип Манделјштам.

отколку што ја пишуваме“.[5] Личниот творечки опит на поетот се доживува вака: „Одеднаш бев обземен од чувството дека јас песната заправо не ја пишувам, ами ја откривам“.[6] Интересно е дека Конески искрено признава: „Имам впечаток дека на оваа тема никогаш не сум бил разбран како што треба“.[7] Точно, во тоа време македонската литературна критика воопшто не се занимавала со *Ars Poetica*-прашања, особено со најсуптилните творечки процеси и со феномените на екстриоризација на поезијата. Конески е внатре, длабоко внатре во тие теми, како *йоеш* што ја „носи“ песната во себе, но и како *есеисш* кој „отстрана“ ги гледа тие феномени.

Прапроцесите кои му претходат на самиот чин на „разденување“ на песната, Конески ги опишува вака: „ (...) некоја природна форма послужува како основа на песната. Го правам тоа за да посочам уште една страна во процесот на откривањето на песната, на која тогаш не обрнав внимание. Имено, ако сме побудени емоционално од еден таков рудиментиран податок, тоа значи дека веќе имаме **нуклеус на песната.** (Подвлекла К. Н.) Теоретски можеме да тврдиме дека од тој стимул имаме само еден пат и начин да се открие пред нас песната како единствена и неповторлива форма. Но таа не се открива сама, ами ја открива поетот, и друго прашање е дали тој докрај ќе го одгатне нејзиниот единствен облик“.[8]

Најсуптилните, најинтимните моменти на творечка екстериоризација на песната, Конески ги опишува вака: „Меѓутоа, за мене лично сето почна од едно реално доживување, од еден вид **чувствена сензација**“.[9] (Подвлекла К.Н.). Ова искуство го сублимира вака: „На крајот, следува да заклучиме дека чувствената сензација за која станува збор останува сама за себе феномен што ќе ја интересира психологијата на творештвото, но дека рационалната интерпретација на тој феномен нѐ води во областа на заимодејството на факторите за кои стана збор во претходниот дел, трите фактори на традицијата, колективот и на авторот“.[10]

## 3. Отфрлање на непотребното

*Ошфрлање на нейошребношо* Конески го споредува со искуството при создавање на скулптурата, и тоа преку теоријата на Микеланџело: „Можеби до истото доживување нѐ доближуваат и зборовите на Микеланџело дека тој ги правел своите скулптури така што од каменот го отфрлал тоа што е непотребно“.[11]

[5] Блаже Конески: *Ликови и шеми.* - Скопје, „Култура„, 1990, 256.
[6] Ibid., 257.
[7] Ibid., 256.
[8] Ibid., 295.
[9] Ibid., 257.
[10] Ibid., 260.
[11] Ibid., 257.

Прекрасна е и споредбата на Конески за сличноста и со археолошките откопувања: „(...) со еден збор – некоја природна форма послужува како основа за песната. Како при откопувањето – се појавува прво дел од предметот, а потоа внимателно се одгрнува земјата околу, дури не биде тој сосем откриен“.[12]

Значи, создавањето на скулптурата и на археолошките ископувања се најблиски до процесите на создавање на песната.

## 4. Запишување на песната

Потоа следува *запишување* на песната. „Ловењето“ на песната и нејзиното склопување во иден мозаик, се случува по принципот на сложување крстозборки[13].

* * *

## Сушноста на поезијата

Во *Aps Poetica*-прашања спаѓа и интересот за суштината на поезијата. Величествена е интерпретацијата на Конески за ова прашање: „Поезијата ја брише прашината од зборовите, синтагмите и од речениците, и го прави постојано свеж јазичниот пејзаж. Се разбира, тоа не е единствената одлика на поезијата. (...) Сепак, одликата што ја истакнав ја прикажува поезијата по нешто што ја чини самата нејзина сушност“. 287

## *Ars Poetic*-суштина

Што е суштината на *Ars Poetica*-есеистиката на Конески? Конески во тоа време и во тој критички контекст воопшто не се изјаснувал како *теоретичар на литература.*

Знак на есеизација има во неговата поетска збирка *Записи,* во која со тој тон на есеј, запис, на литературна исповед, започнува *нова историја* во нашата *теориска мисла за литературата.*

Зошто е тоа така? Зошто Конески го „крие“ теоретичарот на литература „зад“ ваквиот тон на *поетизирана есеизација,* односно *есеизирана поезија?* Или, пак, зошто *Ars Poetic*-процесите се суптилизирани зад ремек-дела, песни или зад есеи кои навидум немаат такви претензии?

[12] Ibid., 259.
[13] За сличноста со крстозборките, Конески пишува во истата книга, стр. 302-303.

## „Невидлив“ дијалогизам

Драгоценоста на *Ars Poetica*-„трезорот“ на Конески е во „невидливиот“ дијалогизам меѓу *Ars Poetica*-процесите од неговата *поезија* и од неговата *есеистика.*

Есеите на Конески се вистинска херменевтичка „адреса“ во која ве пречекуваат повеќе „домаќини“: *есеист, теоретичар на литература* и *поет.* „Разговорот“ меѓу нив вродува со скапоцени сознанија за самиот *Ars Poetica*- процес.

Во есеите на Конески наместа проблеснува „чист“ теоретичар на литература, кој се сокрива „зад“ есеистичкиот израз. Реченицата, интонацијата течат есеистички. „Зад“ поезијата на Конески се крие и есеистот Конески. Но, зошто е тоа така? Отворениот афинитет кон темите *Ars Poetica* кај Конески е стадиум, зрелост, па и „возраст“ на поезијата. Тоа е доба кога поезијата веќе е подготвена и зрела да се занимава сама со себеси, да се погледне во „херменевтичко огледало“, и тоа да и се случи во песна и во есеј! Тоа е интерес за себеси, за својата „биогенеза“ или за „песногенеза“. Гласното и јасно интересирање за најсуптилните процеси на себенастанување преку саморастајнување е порака на „јазик над јазикот“.

## Автохерменевтика

*Ars Poetica*-есеистиката на Конески прераснува во самоинтерпретација на литературен текст. Автохерменевтиката на Конески во есеистиката е врвен чин на: саморастајнување, растолкување и соголување на феноменот *Ars Poetica.* Конески би рекол: „Интелектуалната храброст[14] стои зад јасниот исказ, со кој човек без зазор ги набележува самите граници на своето знаење и можење“.[15]

[14] Ibid.: „ (...) Египетскиот гностички поет од вториот век на нашата ера, Валентин, којшто кажува „дека светот настанал кога Мудроста, мајката на сите суштества, го создала од својата мака“. (292).

[15] Ibid.: 299.

Kristina Nikolovska

"KONESKI'S *ARS POETICA* ESSAYS"

*(Summary)*

The preciousness of Ars Poetica treasury of the chassis is invisible dialogism between the Ars Poetica processes of his poetry and his essays. Koneski essays are a true hermeneutical address of more hosts: an essayist, a theorist of literature and a poet. The conversation between them gives valuable information about the Ars Poetica process.

*Данијела Костадиновић*

# РЕЦЕПЦИЈА ДЕЛА БЛАЖЕТА КОНЕСКОГ У СРПСКОЈ КЊИЖЕВНОЈ НАУЦИ

**САЖЕТАК:** У раду ћемо се бавити истраживањем српске критичко-научне мисли о књижевном делу Блажета Конеског, познатог македонског песника, приповедача, преводиоца и филолога. У првом делу рада дат је илустративан преглед српске критичко-научне мисли о делу Блажета Конеског, док је у другом делу рада акценат стављен на опис монографије Мирољуба М. Стојановића *Уобличавање прамаглине: традицијско и савремено у поезији Блажета Конеског* (Завод за уџбенике и наставна средства, Београд 2001).

**Кључне речи:** поетика, рецепција, Блаже Конески, Мирољуб М. Стојановић

Стваралаштво Блажета Конеског, истакнутог македонског песника, приповедача, лингвисте, преводиоца и културног радника, није остало незабележено у српској науци о књижевности. О његовом књижевном и културном раду, посве очекивано, писали су, пре свих, професори македонистике на новосадском, београдском и нишком Универзитету, Војислав И. Илић, Слободан Ж. Марковић, Радомир В. Ивановић и Мирољуб М. Стојановић, добри познаваоци и тумачи свеукупне македонске књижевности, а потом и други књижевни критичари и теоретичари попут Николаја Тимченка („Блаже Конески као есејист“, Летопис Матице српске, 424, 1-2 (1979), стр. 421-423), Милосава Марковића („Блаже Конески или запис на Охридском језеру“, Кораци, Год. 20, бр. 7/8 (1985), стр. 371-375), Сретена Перовића („Лирик на мудра едноставност: по повод шесетгодишнината од животот на Блаже Конески“, Скопје 1982), Милорада Р. Блечића („Душа и лице: неке сличности Блажа Конеског са Ивом Андрићем“, Борба, 19. јануар 1985; „Нова виђења: Андрић, Десанка, Конески“, Књижевна заједница „Звездара“, Београд 1990), Првослава Радића („Блаже Конески (1921-1993)“, Јужнословенски филолог: повремени спис за словенску филологију и лингвистику, бр. 50 (1994), стр. 271-275), Стевана Станића („Молитва за болесног човека“, *Стара гарда: личности, путовања, разговори (1967-1987),* Нови Сад 1989, стр. 85-90), Радмиле Жугић

(„Делото на Блаже Конески“, Јужнословенски филолог: повремени спис за филологију и лингвистику, књ. 59 (2003), стр. 149-157) итд.

*

Војислав И. Илић (Војислав Илић Најмлађи, В. Илијашевић, В. Вардарски), родом из села Баништа у западној Македонији, професор на Филозофском факултету у Београду и Новом Саду, оставио је значајну књигу о песничком и прозном стваралаштву Блажета Конеског под насловом *Тензије и референце поезије и прозе Блажа Конескоī* (Пододбор Матице хрватске, Осијек 1963).

Интересовања Слободана Ж. Марковића, професора Филолошког факултета у Београду, превасходно су била усмерена ка испитивању фолклора и његовог утицаја на књижевно дело Блажета Конеског о чему је писао у студијама „Однос песника средином XX века према фолклору (Васко Попа, Блаже Конески, Валери Петров)“ (Зборник Матице српске за славистику, Књ. 63 (2003), стр. 149-157) и „Поезија Блаже Конеског и фолклор“ (*Појаве, сшвараоци и дела у македонској књижевносши,* Београдска књига, Београд 2005, стр. 69-79).

Књижевним и културним радом Блажета Конеског у српског књижевној науци највише се бавио Радомир В. Ивановић. Поред опсежних монографија о песничком и приповедачком опусу Блажета Конеског *Сшрукшураша на крашшкише и друīи раскази на Блаже Конески* (Скопје 1982), *Поешика Блажа Конескоī* (Партизанска књига, Београд 1982), *Поезијаша на Блаже Конески* (Македонска ревија, Скопје 1988), *Говор йун дарова: йоезија Блажа Конескоī* (Универзитетска ријеч, Никшић 1988), *Машша и мудросш: йоезија и йоешика Блажа Конескоī* (Змај, Нови Сад 2004), објавио је и велики број критичких чланака, расправа и огледа о овом даровитом македонском уметнику: „Медитација о свету у дијалогу са собом“ (*Поршреши македонских йисаца,* Обод, Цетиње 1975, стр. 33-42), „Глобални симболи и проблем генерирања књижевног текста у поезији Блажа Конеског“ (Слободата и стремежот за слобода во современата македонска литература, Скопје 1987, стр. 25-38), „Визијата на слободата во поезијата на Блаже Конески“ (*Дијалоī со делошо: сшудии и оīледи за македонскаша книжевносш,* Наша книга, Скопје 1988, стр. 65-87), „Експлицитна и иманентна поетика Блажа Конеског: Поводом седамдесет година живота“ (Летопис Матице српске, Год. 168, књ. 449, св. 4 (1992), стр. 615-641), „Генерирање поетске идеје и књижевног текста у песми *Небеска река* Блажа Конеског“ (Кровови, Год. 8, бр. 31/32 (1994), стр. 64-66), „Најраније песме Блажа Конеског на српскохрватском језику (1938-1940)“ (Летопис Матице српске, Год. 175, књ. 464, св. 5 (1999), стр. 685-706), „О теорији спонтаности и сложеној једноставности лирских минијатура Блажа Конеског“ (Педагошка стварност, Год. 48, бр. 7/8 (2002), стр. 469-483) и др.

*

Ми ћемо се у даљем раду посебно задржати на студији под насловом *Уобличавање праматлине: традицијско и савремено у поезији Блажета Конеског* (Завод за уџбенике и наставна средства, Београд 2001) Мирољуба М. Стојановића, оснивача македонистике на Филозофском факултету у Нишу.

Већ самом насловном синтагмом *уобличавање праматлине*, у извесном смислу, наговештено је у којим су се смеровима кретала ауторова размишљања о песничком стваралаштву Конеског, али и о поезији и уметности уопште. Ако се има у виду да је велики број речи српског језика које се односе на уметничко стварање изведен из прасловенске речи *лик*, чије се значење првобитно везивало за наступање хора с песмом, игром и елементима глуме, а која се лако може препознати и у корену глаголске именице *уобличавање* садржане у првом делу синтагме, те да све оно што је наш народ доводио у везу са *ликом*, како је истакао и Иво Тартаља у *Теорији књижевности*, има незаобилазно место у покушајима да се тајна уметничког стварања схвати и објасни[1], и ако се зна да именица *матлина* означава удаљени звездани систем, па се самим тим њено значење може довести у везу са неодређеним представама о нечем *вишем*, трансцедентном, насазнатом и неспознатом, а да префикс *пра-* који стоји уз њу упућује на старину, на почетни, исконски ступањ нечега, према томе и на традицију, онда није тешко закључити да је наслов у потпуности кореспондентан с проблематиком која је третирана у књизи. Јер, Стојановић низ питања покреће управо на релацијама песник-стваралачки процес-чин постанка песме, човек-трансцедентно (Бог), традицијско-савремено, стварно-фиктивно у поезији Блажета Конеског.

Осим теоријског промишљања о општим поетичким питањима, о традицијском и савременом, јужнословенском и универзалном у циклусу о Марку Краљевићу, разматрања питања композиције и значењског слоја поменутог циклуса, потом питања композиције и значења песме *Болани Дојчин,* уочавања нових момената у једној од најпознатијих песама Конеског *Тешкото*, анализе дескриптивне лирике и сагледавања поетичких ставова самог песника, књигу *Уобличавање праматлине* чине и уводна напомена аутора, одабрана литература и прилози. Прилози су од посебног значаја зато што су у њима интерпретиране песме дате на македонском и српском језику у препеву самог аутора. Мотив да у apendixu приложи поезију Блажета Конеског двојезично Стојановић је образложио у уводној напомени:

„Учинило ми се (а и код других интерпретатора поезије аутора са других језичких подручја то ми је недостајало) да читалац без увида у

---

[1] Иво Тартаља, *Теорија књижевности,* Завод за уџбенике и наставна средства, Београд 1988, стр. 51.

целину песме, тешко може имати валидан однос према ставовима интерпретатора. Овим начином омогућио сам му да мисли и да суди о самој поезији и о њеном тумачу на два нивоа – на нивоу превода и на нивоу интерпретације."[2]

Прва два поглавља односе се на анализу циклуса о Марку Краљевићу кога чини укупно пет песама: *Стерна,* 1957; *Одузимање снаге*, 1958; *Марков манастир*, 1965; *Тврђава*, 1965; *Пасје брдашце,* 1979. Према Стојановићевом мишљењу, упоришне тачке инспиративне основе овог циклуса треба тражити и у историји и у народној традицији јер је, без сумње, непоклапање слике о Марку Краљевићу дате у епској поезији са сликама из историје и предања морало заинтересовати песника: „Контроверзност и харизматичност лика, били су, чини се, песнику довољан изазов."[3] По свему судећи, не само њему.

У уводном делу првог поглавља, које носи назив *Јужнословенско и универзално у циклусу о Марку Краљевићу,* пре анализе самих песама које припадају кругу овог циклуса, као добар познавалац фолклорног наслеђа, Стојановић полази од онога што је најизазовније – од питања идеализације лика Марка Краљевића у усменом стваралаштву. Велику популарност Марка Краљевића на Балканском полуострву (о њему је испеван већи број песама како у Србији, тако и у Македонији, Бугарској, Босни, Хрватској, у Приморју, Албанији, Грчкој и Мађарској) и висок степен идеализације лика чије негативне карактерне црте само појачавају његову уверљивост аутор најпре објашњава биографским моментима. Марко је био жртва породичних односа, таштине и егоизма свог оца краља Вукашина који му за живота није дозвољавао да управља државом, тако да је он до своје тридесет и седме године остао само краљевић. Други битни чинилац јесте да се нигде, ни у историјским изворима, ни у народној поезији не помиње да је Марко нападао недужне. Ако се томе придода и чињеница, истиче Стојановић, да је у поезију ушао као млад човек, да његове етичке принципе ништа није могло да наруши, те да је чамотињу и доколицу разбијао боемијом, бекријањем и љубавним авантурама, онда су сви предуслови за настанак легенде о „витезу луталици", који са собом води само слугу Голубана, обрачунава се искључиво са насилницима, одметницима и пустахијама, били створени. Даљем профилисању и установљавању легенде о Марку Краљевићу допринеле су нове националне и књижевне традиције које су се појавиле на јужнословенским просторима. Овде се, пре свега, мисли на утицај класичних митова, предања и легенди, потом на елементе источњачких бајки и западноевропске фолклорне и ауторске књижевне традиције. Исто тако, закључује Стојановић, ни фактор историјског заборава није занемарљив.

---

[2] Миросљуб Стојановић, *Уобличавање прамаглине: традицијско и савремено у поезији Блажета Конеског,* Завод за уџбенике и наставна средства, Београд 2001, стр. 5.
[3] Исто, стр. 38.

Неподударност уметничке и историјске истине у вези са ликом Марка Краљевића имала је подстицајну улогу да се аутор у даљем тексту позабави испитивањем специфичности односа историје и поезије и одгонетањем њихових суштина. Проучавајући процес интеракције историје и поезије, стварности и фикције, он констатује да „метонимијски пол (пол додавања) припада историји, а пол замене (метафорички) поезији. Оба ова поступка подједнако су продуктивна – путем додавања фантастичнога и митскога историја се спаја са фикцијом, а путем замене појмова реалистично, исторично се може преобратити у фикцију."[4]

Након општих разматрања, Стојановић у другом делу првог поглавља прелази на анализу семантичких слојева циклуса о Марку Краљевићу Блажета Конеског, доводећи га притом у тесну везу са идејама руских песника и религиозних мислилаца с краја XIX и почетка XX века, који се у историји философије сматрају зачетницима философије егзистенције (Соловјев, Шварцман, Берђајев), са ставовима данског философа Серена Кјеркегора, као и са идејама постулираним у делима каснијих представника егзистенцијалистичке философске мисли, у првом реду са Јасперсом, Хајдегером и Сартром. На првом месту, Стојановић указује на то да је у читавом циклусу Марко Краљевић представљен као човек који егзистира између своје изузетности и трансцеденције као основног њеног ауторитета, то јест Бога. Потом уочава постојање дихотомија, односно, с једне стране, сусрећемо стрепњу, бригу, страх и смрт, а, с друге стране, човеков напор да их отклони, слободу супротстављања о чијој је условљености писао Карл Јасперс. Такође, запажа и да песме Конеског откривају два битна става: постоји безусловно, априорно биће по себи, али и биће у одређеним околностима, биће у ситуацији. На тај начин и сам Бог постаје биће у заједници које се конкретизује у комуникацији с Марком, а овим поступком детерминисања бића, сматра Стојановић, Конески се приближава Јасперсовом схватању да ми постојимо само посредством друге егзистенције, да и истина може настати само у саодносу две егзистенције.

Анализирајући садржинске слојеве песама циклуса о Марку Краљевићу, Мирољуб Стојановић у другом поглављу, под насловом *Пишања комйозиције и значења циклуса о Краљевићу Марку*, на ступњу првог сазнајног слоја утврђује следеће карактеристике заједничке свим песмама овог циклуса: чврст ослонац налазе у живој народној традицији, поседују мото преузет из легенди познатог сакупљача македонских народних умотворина Марка Цепенкова и у свакој песми извршена је идентификација песничког субјекта са ликом Марка Краљевића. На ступњу другог сазнајног слоја аутор открива да мото има две функције које су конституенти хоризонта очекивања читалаца, при чему посебно

---

[4] Мирољуб Стојановић, *Уобличавање ӣрамаѓлине*, стр. 17.

истиче да су „проблематизовање и *деформација* традицијске слике и свести такође кохезиони фактори овог циклуса“[5].

С обзиром на чињеницу да је сам Конески песми *Пасје брдашце* дао поднаслов *Епилог* и да је циклус сачињен од пет песама, Стојановић исправно закључује да је основна песникова намера очигледно била да циклус организује по принципу драмске композиције. Радомир В. Ивановић је у монографији *Поетиката на Блаже Конески* такође писао о могућности успостављања извесних паралела између овог циклуса и класичне драме (пет песама одговарало би чиновима у развоју класичне драмске радње) и из тих разлога га назвао *лирском трагедијом*.[6] Мирољуб М. Стојановић полемише са Ивановићем истичући да хронолошки редослед објављивања песама не одговара логици развоја радње у *лирској трагедији* и своју хипотезу аргументује тврдњом „да би се нешто што је последица неког претходног деловања, какав је случај у песми *Одузимање снаге*, тешко могло прихватити као експозиција тога деловања“[7], па, сходно томе, даје следећи редослед: *Стерна, Тврђава, Марков манастир, Одузимање снаге* и *Пасје брдашце.*

У поглављу *У сусрет смрти* Стојановићева интерпретација песме *Болани Дојчин*[8] заснована је на уочавању веза са народном традицијом, односно са бројним варијантама народне песме са овим мотивом и *различитим начином* на који је Конески транспоновао мотив о натчовечанском подвигу јунака који након дугогодишњег боловања устаје и одлази на мегдан са Црним Арапином како би одбранио част своје породице. Уметничка вредност песме *Болани Дојчин* Конеског, према мишљењу аутора, огледа се у томе што је она и поред своје изразите лиричности успела да искорачи у поље општег, а то је постигла „планом своје рефлексије, дубином и комплексношћу своје медитативне компоненте којом транспонује егзистенцијалистичку мисао о несазнатности, непојамности и недостижности трансцедентног као једино општеприсутног у виду заједничког услова за сваку појединачну егзистенцију.“[9]

Свестан тежине постављеног задатка, јер се у анализи песме *Тешкото,* заступљеној у готово свим антологијама македонске поезије, интерпретатору лако може догодити да понови оцене и вредносне судове својих претходника и да читаоце не упозна ни са једним моментом који би се могао оквалификовати као нов, у поглављу *Кад немо оро проговори* формалистичко-импресионистички приступа овој песми осветљавајући је

---

[5] Мирољуб Стојановић, *Уобличавање прамаглине,* стр. 40.

[6] Вид. Радомир Ивановић, *Поетиката на Блаже Конески*, Македонска ревија, Скопје 1982.

[7] Мирољуб Стојановић, наведено дело, стр. 41.

[8] Овом песмом Стојановић се бавио и раније. Вид. „Болани Дојчин у македонској уметничкој поезији“, *Од мотива до метафоре,* Народне новине, Ниш 1992, стр. 60-82.

[9] Мирољуб Стојановић, *Уобличавање прамаглине,* стр. 65.

из различитих углова: описног, садржинског, књижевно-историјског, значењског и естетског.

У поглављу *Пасторални дух описа*, као што и сам наслов каже, за предмет тумачења Стојановић узима дескриптивне песме Конеског, и то: *Равницу, Јесење јутро, Поноћ, Молитву, Зимски дан, Пролеће, Посланицу,* потом дитирамбе из песниковог сазнања о вечности природе и земље и посвећене свему ономе што на њој постоји у природном облику, за које аутор констатује да се могу сврстати у ред најлепших дескриптивних песама не само у македонској књижевности. То су песме *Јагоде, Мак* и триптих *Раж*, потом *Пшеница* и *Кумановски превој*. Као и у претходним текстовима и овде је дескриптивна лирика Блажета Конеског послужила Стојановићу као повод да изложи резултате властитих мисаоних понирања о особеностима дескриптивне песме коју, по његовом мишљењу, чини не „...само једна, већ низ слика које се међусобно прожимају, допуњују, па и условљавају. Такве, оне творе сложену структуру у којој сукцесија настанка, па и транспозиције, није више примарна, нити је примарна доминација поступка и природе описа, па се до смисла песме тешко долази праћењем само доминантног елемента садржине, осећања, боје.“[10]

У структурној организацији књиге завршно поглавље функционише као својеврстан епилог зато што су у њему дати ауторови погледи на природу свеукупног стваралачког опуса Блажета Конеског.

*

Овај илустративни преглед рецепције дела Блажета Конеског у српској књижевној критици недвосмислено показује да се српска књижевна наука темељито бавила песничким, прозним, есејистичким и културним радом Блажета Конеског, што потврђује и завидан број од осам објављених монографија и велики број студија, огледа и чланака у научним и стручним публикацијама.

[10] Исто, стр. 95.

Danijela Kostadinoviħ

*(Summary)*

The creative work of Blaze Koneski didn`t pass unnoticed in the Serbian literary criticism. Radomir V. Ivanovic and Miroljub M. Stojanovic, above all, have written about the poetic, narrative and essayistic work of Blaze Koneski, and Slobodan Z. Markovic, Milorad Blekic, Milosav Mirkovic and others helped their work. During our study we especially were paying our attention on the books *The shaping of pragmatics* by Miroljub M. Stojanovic, which we consider to be the fullest and most complete studie about the creative work of Blaze Koneski in Serbi

*Луси Караниколова*

# МЕТАФОРАТА „ЗЕМЈА“ ВО „ДНЕВНИК ПО МНОГУ ГОДИНИ“

## 1. ПРИСТАП

Метафората „земја“ во знаменитата книга со куси споменични белешки „Дневник по многу години“[1] на Блаже Конески, всушност, и не е „метафора“. Заправо, таа не е тоа во класичната теориска и теоретска смисла и особено не за чувствителниот и опитен македонски читател кој уште во раните училишни години „се сретнува“ со големиот поет. Зашто имено, македонското дете од мали нозе „се навикнува“ да ја „чита“ метафората, макар на „црвеното“ и на „црното“ во „Везилка“ (што, да си признаеме, воопшто не е лесно!) и уште на транспонираните звуци и движења во зборови и стихови на традиционалното наше оро „Тешкото“. И не му е тешко да ги изучи наизуст и да ги рецитира овие стихови торжествено, заборавајќи на типичниот детски срам, барем само пред домашните.

Оттука, смела сум да речам: метафорите со кои „се соочуваме“ во „записките“ на Конески во ДПГ не се „тешки“ метафори! Не ни можат да бидат тоа, зашто линеарниот прозен исказ на кој му припаѓаат дотолку ги поедноставил што ни преостанува, освен сладоста на читањето, уште и константната вчудоневиденост од едноставноста и едновремено нејзината семантичка длабочина.

Прашањето за едноставноста на поетиката на Конески одамна почна да циркулира во македонската критеристика, и веќе може да се рече дека е апсолвирано[2]. Таа, едноставноста, остана непроменлива квалификација по однос на севкупното творештво на великанот на македонската култура на XX-от век, при сè што, секогаш, одново и одново возбудува.

---

[1] Блаже Конески: *Дневник йо многу години,* во книгата: *Проза, Кулшура,* Скопје, 1990 година, стр. 133-313. Во натамошниот текст ДПГ од БК.

[2] Види: Атанас Вангелов: *Поешскиош исказ на Блаже Конески,* во книгата: *Исказош и сшварносша, Дешска радосш,* Скопје, стр: 20-57.

Во контекстот на едноставниот дискурс на Конески во ДПГ ја изолирам метафората „земја“, во сè на сè три записи, каде што таа е исклучително фреквентна: „Бавча“, „Бостан“ и „Хождение по земјата македонска“. Мојот пристап е, главно, семантички и стилистички и без претензии за темелност. Само сакам да покажам (и не мора да докажам) дека Конески долго и мошне добро го правеше она што ние најчесто го правиме и/или се обидуваме да го правиме во нашата македонска денешница: неизмерно ја љубеше „земјата македонска“ и беше одамна „идентитетски“ освестен. Тоа и литерарно го засведочи. Многупати...

## 2. ПРИКАЗ

### *2.1. За дискурсот на Конески*

Белешките од својот ДПГ, Б.К. ги нарекува „кратки прозни скици“. Колку и да се обидува скромно да се дистанцира од „евентуалниот“ творечки придонес во овие записи, сепак, и самиот знае дека тие: „(...) водат кон едно литературно, дури често и лирски обоено, прикажување на забележаното и доживеаното во човечката секидневица“[3]. Сакал да остави спомени, а тоа што го напишал не сака да го нарече така. Вели: „Јас никогаш не сум водел дневник (...). Сепак, си реков дека отворената форма на дневникот дава можност да се запише денеска нешто што станало, како да се води хрониката без оглед на дневниот тек на настаните“[4]. Не го направил ова зашто се сомневал дака ќе ги лиши записите од стилски ефект, ами само едноставно (повторно едноставно), за да ги „извади“ од себе впечатокот и сеќавањето на нешто што поминало. Впрочем, приврршувајќи го предговорот кон оваа своја книга, Б.К. ќе рече дека во основата на овие записи лежи: „(...) некаква импресија, некаков лирски подем, некакво размислување, некаква случка“[5].

Ги именувам записите од ДПГ како цртички. Затоа што многу ми наликуваат на кратката проза на Чехов. Не според реперкусиите на раниот капитализам на 19-от век врз секојдневието на „малиот“ човек и не поради тегобноста што е доминанта во цртичките на големиот руски писател, зашто нив овде ги нема. Чеховиот дух во записите на Конески го наоѓам во ординарните преокупации и дилеми на „запишувачот“, што го носат неприкосновениот, редок квалификатив - со малку да се каже многу. И навистина, тој се занимава со нешто толку едноставно, вообичаено, како „бавча“ или „бостан“, за со нив и преку нив да нè доближи до

[3] Блаже Конески: Дневник по многу години, op.cit. 134
[4] Ibidem, стр. 133.
[5] Ibidem, стр. 133.

нашиот сопствен, личен свет, светот на нашето колективно минато и нашата стварност. Традиционални и национални, се разбира, македонски. И, заедно со тоа, да најде начин, посреден или вметнат како процеп меѓу редови, или воопшто не вметнат, а сепак присутен, да нè поучи како да се сака „земјата македонска“ и конечно, како да се сака „земјата“, воопшто. Тоа Конески го прави не во дидактички манир. Го прави така што лесно и, секако, многу едноставно, „импутира“ во ткивото на текстот една латентна болка и уште една голема љубов: татковинска, човечка и космополитска. Моќноста на дискурсот во цртичките во ДПГ доаѓа и оттаму што „основната карактеристика на јазикот во прозата и во поезијата на Конески е длабокиот национален карактер. Тој се искажува во афирмацијата на јазичките средства што значат природен продолжеток на традицијата“[6].

Замислени како белешки во дневник, цртичките на Конески се куси раскази, par excellence. Секој еден располага со класична композиција. Почнува со спонтано кажување, кое безмалку што не се претвора во непринуден дијалог со читателот, или мирно обраќање така што на човека ќе му се пристори дека токму нему му се обраќа, како божем да го познава цел живот. „Телото на текстот“ ја содржи приказната за настанот или впечатокот и има своја „линија на развој“. Таа пак, ги носи сите потребни белези на издржан наративен текст, така што дозволува да биде подложен и на специјалистички третман во таа смисла. Има „откриен наратор“ (=overt narrator), што, за волја на вистината, не е никој друг ами авторот, кој и нема намера да се прикрие; располага и со ликови, макар тие биле и билки од двор или плодна леднина; не отсуствува ниту дескриптивната компонента, што честопати знае да биде занемарена во кусата проза. Конески завршува со имплицитна поента, чија содржина е најчесто негово емпириски втемелено размислување, кое потоа умее да се „разграни“ во повеќе насоки. Во тоа „разгранување“ се обидувам да прочитам веќе „протолкувана“ метафора.

### *2.1. Малку за метафората*

При сè што прашањето за метафората е доволно и доволно долго елаборирано во теоријата на стихот и на прозата, потсетувам на неколку „дефиниции“ што ќе претставуваат своевиден урнек за овој модел на анализа.

Најнапред Аристотеловата, дека „(...) метафората е пренесување од една именка на друга, или од родот на видот, или од видот на родот,

---

[6] Види: Ружа Пановска: *Јазикот во прозата и поезијата на Блаже Конески,* Предавања на VIII семинар за македонски јазик, литература и култура, *Универзитет „Св. Кирил и Методиј“,* Скопје, 1975, стр. 11

или по аналогија“[7], во која современата поетика ја препознава т.н. „теорија на трансфер“ (или „теорија на супституција“) во „од/на“, и уште т.н. „теза на аналогија“[8].

Според Георги Сталев, таа „(...) подразбира задолжително присуство на два поима што се споредуваат, и споредбата е нејзиниот основен принцип“. Но, вели натаму тој, „(...) метафората не се ограничува само на тој спој (споредбата, заб. Л.К.), туку се проширува како слика што заменува друга слика“[9].

Современата „теорија на отстапката“ својот легитимитет го потврдува во семантички „густата“ констатација на Аристотел дека имено „метафората треба да се 'бара' и во необичното наспрема обичното“[10]: „Возвишен и ослободен од вулгарност е оној (стил) што се служи со необични изрази; необични изрази ги викам глосата (провинцијализмот), метафората, продолжениот збор и сè што не е обично“[11]. Ова, всушност, значи, како што луцидно подвлекува Кристина Николовска, дека „немаме семантичка видливост „на прв поглед“, туку “со загледување“[12].

Метафората „земја“ на Конески е повеќе метафора „на прв поглед“, а помалку метафора „со загледување“. Еве зошто и еве како...

### *2.2. За метафората „земја“*

Пристапот по однос на метафората „земја“ во ДПГ на Б.К. не дозволува таа до крај да се „покори“ на ниту една од овие, безмалку елементарни определби. Таа има речиси „автономен“ метафорички идентитет и сопствен начин на функционирање. Метафората „земја“ е „метафора-тријада“ или трикратно прекршена (=протолкувана) метафора.

Како таква, таа делумно се „покорува“ на „тезата на аналогијата“ и на „старата“ дефиниција за „присуство на два поима што се споредуваат“, односно на „слика што заменува друга слика“. Исто така, делумно.

Имено, метафората земја во трите апострофирани цртички од ДПГ, „Бавча“[13], „Бостан“[14] и „Хождение по земјата македонска“[15], е таква

---

[7] Аристотел: *За поетиката*, превод од старогрчки, предговор на авторот и коректура Михаил Д. Петрушевски, *Македонска книга, Култура, Наша книга, Комунист, Мисла*, 1979, Скопје, 1457b 5.

[8] Види: Кристина Николовска: *Глаголска метафора, Зојдер*, Скопје, 2004 год., особено стр. 86 и 87.

[9] Види: Георги Сталев: *Македонскиот верс, Македонска книга*, Скопје, 1970 година, особено стр. 97 и 110.

[10] Кристина Николовска: *Глаголска метафора*, op.cit. str. 87.

[11] Аристотел, *За поетиката*, op. cit. 1458 a 20.

[12] Кристина Николовска: *Глаголска метафора,* op.cit. стр. 87.

[13] Блаже Конески: *Бавча*, во *Дневник по многу години,* op.cit. стр. 162, 163

[14] Блаже Конески: *Бостан*, во *Дневник по многу години,* op.cit. стр. 176, 177, 178

што е загатната (= метафора „со загледување“) само во заглавието (= прва составка на тријадата). Дотука, може да се смета на метафора во „школска“ смисла на зборот. Натаму, низ текстот, се судруваме со „очекувано неочекувана“ аналогија со татковински белег (= втора составка на тријадата), за најпосле да се наиде на универзализирани асоцијации (= трета составка на тријадата), кои се колку македонски, толку и човечки и општи. Токму така се однесува овој ентитет...*

Во специфичната „ботаничка“ атмосфера на цртичката „Бавча“, метафората „земја“ постои во насловот, за потоа да се мултиплицира низ: магарешкиот трн, англиската трева, пирејот, црвената детелина, млечката, дивиот штавеј, слезот и ѓупските печурки. Терминот „бавча“, алијас метафората „земја“, се спомнува четирипати и уште еднаш преку синонимот „двор“. Сите „варијанти“ на метафората „земја“ имаат исто значење, што на ова „ниво“ (прво од тријадата) можеме само да го насетиме, а натаму, пак, самиот автор ќе го „протолкува“. Исклучок прави англиската трева, чија семантичка видливост бара задлабочување, што го открива туѓинскиот елемент на домашна почва, кого, нешто подолу во записката, Конески ќе го „истретира“ како неможност, тој и таков „туѓински елемент“ да пушти корења меѓу домородните „жители“ на бавчата. „Најагресивниот“ од нив, пирејот, ќе биде толку упорен што со својата „лакомост“ не само што ќе се рашири низ бавчата туку и целосно ќе ја истисне „туѓинската“ англиска трева. А упорноста и неуништливоста на пирејот не е еднаш и не е првпат, по принципот „аналогија“, да се соднесуваат со народот македонски.* Нема дилема дека Конески мислел на народот свој кога опишувал како билките се „однесуваат“ во неговата бавча. Во оваа смисла, добиваме уште едно, „интерно“ расчленување на метафората „земја“. Таа тука има два претставника: пирејот, кој според принципот сличност се врзува за домашното, и англиската трева, која по истиот принцип се однесува на туѓинското.

Повторно спонтано и повторно едноставно, Конески ги „задоволува“ барањата на метафората.

---

[15] Блаже Конески: *Хождение по земјата македонска*, во *Дневник по многу години*, op.cit. стр. 218, 219, 220, 221. Во натамошниот текст, бројот во загради ќе го означува бројот на страницата, од каде што е преземен цитатот, во секоја од трите цртички, поодделно.

* Сличен е ставот и на Атанас Вангелов кога, зборувајќи за „изразитиот степен на посебност“ на исказот на Блаже Конески, меѓу другото, заклучува: „Исказот на Б.К. е привидно транспарентен. Транспарентноста се огледа во употребата на зборовите во нивното речничко значење. Раширената метафора сведочи дека тие на едно ниво го држат (насловот), а на друго го губат (текстот). Отаде, едноставноста на исказот на Б.К. ја одредуваме како откривање на непознатото за познатото“. Види: Атанас Вангелов: *Поетскиот исказ на Блаже Конески*, во книгата: *Исказот и стварноста*, op.cit., особено стр. 55

* Се мисли на романот Пиреј на Петре М. Андреевски.

Третото ниво на тријадата, кое, според овој параметар на анализа, треба да носи поента преку која метафората „земја“ престанува да биде само македонска и станува земја универзализирана како поим, во оваа цртичка таа постигнува „само“ една суптилна регионализација - станува земја балканска! Зашто имено, ако лакомиот пиреј ја „изел“ англиската трева, за сметка на тоа останала само „личната балканска ледина“ (163).

Откако ќе ја „најави“ во насловот „Бостан“, метафората „земја“ веднаш ќе добие експлицитно аналитичко толкување: „Една ноќ сум спиел во таква бостанџиска колиба. Приквечер има еден миг, кога земјата, притисната и пригушена дотогаш, како да здивнува со полни гради и тој здив го донесува првото вечерно ветре над полето (...). Се дипли јасно чудниот вез на ластунките, како да е нивчето послано со килим, и ти се чини дека ја гледаш секоја одделна диња и лубеница во овој бостан (...)“. (176, 177)

Во оваа веќе протолкувана слика на плодната земја татковинска, која по екстензивен начин го „заменува“ заглавието, однсно неговата метафора, присутна е и една аналогија на аналогијата, која повторно дозволува „едноставно“ да биде прочитана, како „очекуваното неочекувано“. Всушност, „македонското“ се „чита“ од „лубеницата и дињата“, а помалку од земјата, која со помош на механизмот „со загледување“ треба да го донесе впечатокот за плодноста.

Имено, во културното наследство на народите во светот, земјата е „симболичка спротивставеност на небото (...). Таа држи, а небото покрива. Сите суштества се раѓаат од неа; таа е жена и мајка (...). Земјата е универзална супстанција (...) - materia prima (…). Насекаде земјата се смета за матка (...). Таа ја симболизира мајчинската функција. Tellus Mater. Таа дава и зема живот“[16].

Метафориката на родната земја, уште на „второто ниво од тријадата“ почнува да се „збогатува“ со речиси „очекувано неочекуваната“, втора слика на мајчинската функција, односно плодноста. Ова веќе значи дека таа „слика“, или „аналогија на аналогијата“, почнала да се универзализира и се осмелува да го премости „граничниот“ праг меѓу националното и општото во тријадата.

Записот финишира во еден антејски манир: „Побогати и посамосвесни, но сè подалечни од земјата и од нејзината свежина, ние можеби сме се одлучиле да ги сеќаваме чистите струи на животот, за да го следиме нивниот целисходен тек. Затоа, сега срцето ми се збира од горчина“ (178). И, за да не биде, сепак, толку „едноставно“ како што впрочем е, склона сум во оваа „мемоарско-поетична“ констатација да го „прочитам“ идентитетското доживување на авторот со Русовски (и бездруго метафоричен)

---

[16] Жан Шевалие, Ален Гербран: *Речник на симболите, Табернакул*, Скопје, 2005 година, стр. 341, 342

призвук: „Назад кон земјата, кон мајката, кон родилката и хранителката - кон изворот на животот!“

Кусиот и луциден запис „Хождение по земјата македонска“, колку што располага со изобилство од впечатоци и размисли исто толку во него се „раздиплува“ и еден некогашен настан - патешествието на Тодор Павлов - Тошка и на Борис Саздов - Максим по „земјата македонска“. Смислата и целта на тој настан, ја „донесува“ метафората по аналитички начин, без „загледување“. Тоа би требало да значи дека се „прекршени“ сите правила на градење метафора. Сепак, не е така...

Б.К. веднаш го оправдува присуството на архаизмот „хождение“ сакајќи „(...) да му придаде извесна торжественост на своето кажување“ (218). Тој е, во овој случај, метафора. Метафора-патување по татковината. И веќе се влегува во вообичаениот „едноставен“ дискурс со татковинска „проблематика“, изложена на шармантен начин.

„Чудесна е нашата татковина! Таа е мала, дури многу малечка! Штета! Ама ајде, обиди се да ја изодиш пеш!“ (218) Оние што тоа ќе го сторат ќе ги направат горди своите другари, зашто имено „се наоѓаат меѓу нас такви што ни го покажуваат патот“ (219).

Традиционалното и националното, колективното минато и актуелната стварност се толку моќно присутни во епилогичниот и афористичен заклучок што повторно и повторно, зад превезот на тивката болка и безграничната љубов, ја „носат“ универзалната порака во завршната синтагма: „Тоа беше повикот на родната земја (...). Длабоко ѕунеше во нас тој зов на родната почва во самиот наш крвоток, како нашите души да можат да расцутат само во допир со неа“ (221).

Ете, таква е метафората „земја“ во ДПГ од Б.К.. Толку автономна што се однесува на себесвојствен начин од кој речиси и не отстапува: загатната во насловот, таа еднаш се расчленува по „македонски“ и уште еднаш по општ, универзален принцип.

### *2.3. За „земјата“ и идентитетот*

Не само што е актуелно туку просто е неминовно и природно метафората „земја“ да се доведе во врска со колективното национално самочувство. Особено кога човек се „дрзнува“ да го „толкува“ Блаже Конески и неговиот „татковински дискурс“.

Древниот обичај на примитивните племиња „(...) да се јаде земја (зашто) таа е симбол на идентификување“[17] со нив, со народот, ми дозволува барем да се обидам „татковинската“ метафора на Консеки да ја поврзам со категоријата „национален идентитет“.

[17] Ibidem, стр. 343

Ентони Смит ги набројува следниве својства на националниот идентитет:

„а) историска територија/татковина, т.е. сфаќање, според кое, нациите се територијално омеѓени идентитети што имаат потреба од сопствена татковина;

б) исти митови и историски сеќавања;

в) иста масовна и јавна култура, бидејќи припадниците на нациите делат иста масовна култура и исти митови и сеќавања;

г) исти законски права и должности на сите припадници на нацијата во рамките на ист правен систем“[18].

Поимот национален идентитет, кој во современите теории на идентитетот (барем оние што се развиваат од 60-тите години на 20-от век, па до денеска) е втемелен на начелата на личниот, историскиот и на културниот/културален идентитет, е колективна категорија.[*] Како општествена и како социјална појава, тој е резултат на/произлегува од т.н. културен идентитет. „Културниот идентитет, пак, не е само колективен феномен. Сеќавањето на историската стварност на единката, на луѓето што битно влијаеле на неговиот живот и емоционалната енергија што ја вложил во нив и ја примил од нив, одделните феномени што припаѓаат на различни културни системи ја обликуваат индивидуалната самосвест со спротивставување на критериумите на колективот или на културната самосвест на некоја друга единка. Индивидуалниот културен идентитет нè чини неповторливи и единствени единки“[19].

Природата на дискурсот на Блаже Конески, воопшто и особено во ДПГ, во чиј контекст егзистира „автономната“ татковинска метафора (секогаш во второто ниво на тријадата), располага во својот простор со „прикриени“ елементи што можат да го подразбираат културниот, односно националниот идентитет, и тоа до онаа степен што се чини како определбите на овие категории да се изведени од него. Од литературата

---

[18] Anthony Smith: Nacionalni identitet, Biblioteka XX vek, Beograd, 1998 god., str. 67

[*] Ако имено, „(...) личниот идентитет претпоставува однос на единката спрема другите единки, т.е. однос спрема Другиот/Другите“, а историскиот „(...) придонесува за разбирање на групите (народите и нациите) што се растргнати меѓу повеќе културни припадности“, тогаш културниот „(...) е еден тип колективен идентитет што претставува самосвест на припадник на една група која историски настанала и се развивала во зависност од критериумот кој тој колектив го воспоставил во односот спрема други општествени групи/колективи“. Т.н. „културален идентитет“, пак, е таков што „(...) некоја заедница го создава на темелот на заедничкото искуство (наследено или стекнато) кое некоја група или заедница заемно го чувствува и преку кое го артикулира својот идентитет по однос на другите луѓе, чие занимање се разликува (обично е спротивно) од нивното. Таквиот културален идентитет се остварува со термини како традиција, систем, вредности, идеи, институционални облици, итн.“ Види: Borjana Prošev-Oliver: *Egzil u makedonskoj književnosti, Zajednica Makedonaca u R. Hrvatskoj,* Zagreb, 2010, str. 49,50,51.

[19] Borjana Prošev-Oliver: *Egzil u makedonskoj književnosti, Zajednica Makedonaca u R. Hrvatskoj*, Zagreb, 2010, str. 51

на Блаже Конески, во најмала рака, тоа се оние „невидливи“ или реално непостоечки „процепи“ во неговиот исказ, кои даваат до знаење дека авторот има потреба и, се разбира, неприкосновено право да ја изрази и да ја „извади од себе“ љубовта кон „земјата македонска“. Како „откривање на непознатото за познатото“, но и во името на „енергијата што ја вложи и прими од неа“. Зашто беше човек на својата земја, на својата почва. Таа љубов (и неминовната латентна болка), јасно е тоа, има антејска димензија, чиј опфат е толку широк што опитниот читател ќе го почувствува и препознае во секој негов испишан ред, стихуван и прозен!

На оваа сознајна линија, земјата и идентитетот, т.е. метафората „земја“ и националниот, односно културниот идентитет, си подаваат рака! Можеби подобро е да се рече - стануваат исто. Едно!...

## 3. КОМЕНТАР

Честопати ми се случува да размислувам и спонтано, гласно да ја наметнам дилемата, барем пред студентите: Што ли ќе речеше Блаже Конески за актуелните општествено-политички настани да беше жив денеска? Дали можеби ќе го имаше соломонското решение за „прашањето за името?“ Што ли уште ќе напишеше?

Ниту јас, ниту моите соговорници, а, веројатно, ниту кој било друг ќе може да го претпостави неговиот конкретен одговор. Но, едно е сигурно: ќе беше тоа нешто „татковинско“ и „за доброто на народот“. И, исто така, сигурно е дека Грците ќе негодуваа!

Во таков случај редовно се повикувам на неговата капитална порака: „Чувајте си го јазикот зашто тој е единствената наша татковина!“ Зашто впрочем и немам и не знам што друго да речам.

Го завршувам ова излагање со една интимна „вербална“ воздишка: да се чува нашето македонско богатство, нашиот патоказ кон јазикот наш насушен, кон нашиот национален идентитет - Блаже Конески!... Од нејзината „поучителност“ однапред се оградувам. Нека остане тоа на свеста и совеста македонска!...

ЛИТЕРАТУРА:

Аристотел. 1979. За поетиката. Превод од старогрчки, предговор на авторот и коректура Михаил Д. Петрушевски. Скопје. Македонска книга, Култура, Наша книга, Комунист.

Вангелов, Атанас. 1995. Исказот и стварноста. Скопје. Детска радост.

Конески, Блаже. 1990. Дневник по многу години. Во книгата: Проза. Скопје. Култура. стр. 133-313.

Николовска, Кристина. 2004. Глаголска метафора. Скопје. Зојдер.

Пановска, Ружа. 1975. Јазикот во прозата и поезијата на Блаже Конески, Предавања на VIII семинар за македонски јазик, литература и култура. Скопје. Универзитет Кирил и Методиј.

Borjana Prošev-Oliver. 2010. Egzil u makedonskoj književnosti. Zagreb. Zajednica Makedonaca u R. Hrvatskoj.

Smith, Anthony. 1998. Nacionalni identitet. Beograd. Biblioteka XX vek.

Сталев, Георги. 1970. Македонскиот верс. Скопје. Македонска книга.

Chatman, Seymour. 1989. Story and Discourse. Ithaca and London. Cornell Univesity Press.

Шевалие, Жан, Гербран, Ален. 2005. Речник на симболите. Скопје. Табернакул.

Lusi Karanikolova

METAPHOR „LAND“ IN „A DAIRY AFTER MANY YEARS“

*(Summary)*

This article treats the metaphor “land” in the book with “short prose sketches” “A dairy after many years”.

It is about "autonomous" type metaphor, which only partially complies with elementary theory and theoretical determinations. Metaphor "land" of Blaze Koneski is metaphor-triad or "interpreted" metaphor. Puzzled in the title, once it "splits" after Macedonian (= "Homeland" metaphor) and even once after a universal principle.

Approach to metaphor “land” is a semantic and stylistic, so that the intention is to show that Koneski had been doing for a long time quite well what we usually do and / or try to do in our Macedonian nowadays: exceedingly loved "the Macedonian land "and had been aware of identity a long time ago .

**Keywords**: metaphor-land, „homeland“ metaphor, „interpreted“ metapho, national identiy, cultural identity.

*Калина Малеска*

# ОДГОВОРОТ НА НЕЖИВИТЕ СУБЈЕКТИ ВО НЕКОЛКУ ПЕСНИ НА КОНЕСКИ, ЈЕЈТС И НА НЕРУДА

Во „Марковиот манастир", Блаже Конески им се обраќа на призраците излезени од ѕидовите на манастирот со молба да му објаснат што чекаат од него. Во „Пловење кон Византија", Вилијам Батлер Јејтс бара од светците на црковниот мозаик да го одведат во светот на уметноста каде што ќе живее вечно. Во „Височините на Мачу Пичу", Пабло Неруда го моли од овој споменик на Инките да му дозволи да се спои со него и да ги осознае сите негови тајни. Зошто поетите им се обраќаат на овие уметнички, неживи дела? Каков одговор очекуваат од нив? Зошто во нивната тишина трагаат по посуштински одговор од оној што би можел да се добие од живиот соговорник? Ова се дел од прашањата што ќе се обиде да ги одговори овој текст.

Во етиката, како што наведува Џон Поли во својот есеј „Активност, идентитет и технологија", постојат два концепти на идентитетот. Според едниот, идентитетот може да се конструира како Кантовски капацитет за чисто практично размислување како доволен услов за идентитет. Во рамки, пак, на другиот концепт, потребно е вклучување на нашите социјални односи како неопходен услов за воспоставување и за разбирање на идентитетот. Така, човековиот идентитет не се заснова само врз прашањето „кој сум јас" туку „се заснова на тоа како јас сум поврзан со другите во општествениот свет" ("is grounded in how I am related to others in a social world" (Pauley 42).

Ваквото етичко гледање го потврдуваат и голем број истражувања од областа на психологијата и на психијатријата. Дебора Л. Вајс, од Центарот за медицински науки на Универзитетот Колорадо, во своето истражување на идентитетот наведува дека одговорот од околината со која сме во контакт е од суштинско значење за начинот на кој го потврдувам сопствениот идентитет. Според Вајс, „освен личниот идентитет, сите сме учесници во општествен идентитет, како членови на една или на повеќе групи. Во овие групи, нашиот идентитет или се потврдува или се негира, а истражувањата укажуваат на тоа дека личниот идентитет ќе се смени со текот на времето за да соодветствува со побарувањата на групата" ("Aside from a personal identity, we are all participants of a social

identity, as members of one or more groups. In these groups, our identity is either affirmed or contradicted, and research indicates our personal identity will actually change over time to meet the affirmations of a group") (Wise).

Ова, всушност, значи дека при интеракција со други живи суштества, личниот идентитет се трансформира. Кога поетите се обраќаат на друг човек, одговорот што го добиваат е израз на туѓ идентитет. Во таквите случаи постои комуникација во вистинска смисла на зборот, разменување мислења, пробив на различни гласови чии форми и содржини доаѓаат во допир, а понекогаш и во конфликт со гласот на поетот. Ако се обрати на друго човечко суштество, поетот ќе го чуе неговиот или нејзиниот одговор.

Но во определени моменти, како во „Марковиот манастир" или „Пловење кон Византија", или во „Височините на Мачу Пичу", таков одговор не се очекува, ниту се посакува. Затоа, Конески, Јејст, Неруда се обраќаат до објекти (предмети, градби или уметнички дела) што немаат глас. Во тивкото опкружување, тишината на фреските или на камените остатоци од некогашна цивилизација ја преземаат улогата на тивкиот слушател, нем субјект на кого поетот му се обраќа. Причината поради која се обраќаат на ѕидовите е што сакаат да го слушнат сопствениот глас. Како е можно овој нем, нежив субјект да возврати на обраќањето? Тоа се случува затоа што тој ја презема улогата на проекција на дел од поетовиот идентитет. Одговорот е одговор што го дава самиот говорник, а не предметот кому му се обраќа. Токму затоа е и избран нежив предмет наместо човечко суштество. Ако слушателот е друг човек со сопствен идентитет, тогаш тој ќе даде свој одговор, сметајќи му на говорникот во неговите мисли. Но поетот понекогаш не сака да ја чуе туѓата, туку сопствената мисла.

Слушателите, овие споменици на човековата уметност, до самиот крај навидум не возвраќаат на молбите на говорнците.

„Зборнете!", бара од безумните страдалници, од мрачните воини „со испрекрстени копја и мечеви", од телата „прободени со стрели", од децата „загубени во врволицата", поетот кој стапнува во Марковиот манастир.

Но мојот глас ја урна тишината меѓу сводовите
и ме остави сам пред привидот на мојата свест,
зашто тие бесшумно се повлекоа
и пак се притаија по ѕидовите. (Конески 82)

Поетот во „Пловење кон Византија" воопшто не го дочекува одговорот од насликаните светци на кои им се обраќа, туку штом заврши со своето обраќање самиот наведува што ќе стори без да бара одобрение од оние на кои им се обраќа:

Штом од природата престанам да бидам дел
облик не ќе земам од ниеден створ жив,

Формата ќе ми биде на грчки ковачи цел
од ковано злато со златен опточено прелив.
Once out of nature I shall never take . . .
My bodily form from any natural thing,
But such a form as Grecian goldsmiths make
Of hammered gold and gold enamelling . . . (Yeats 1884)

Ниту крајот на „Височините на Мачу Пичу" не нуди ништо поодреден одговор. Не само што е јасно дека урнатините бесшумно стојат пред погледот на поетот туку оваа песна до самиот крај изобилува со молби, никогаш со одговор.

Покажи ми ја крвта и браздата твоја,
речи ми: „Овде бев казнет"
кога скапоцениот камен не светна или земјата
не роди навремено плод . . .
Show me your blood and your furrow
say to me: here I was punished
when a gem didn't shine or the earth
give forth its stone or grain on time (Neruda 96).

Но недостигот на одговор е само привид оти поетите го добиваат токму оној одговор што го бараат – свест за сопствениот идентитет, свест дека било потребно да се поразговара со себеси за да се пронајдат скриените мисли и во нив да се открие она што претходно не се знаело, иако можеби се насетувало. Во „Марковиот манастир" тоа е свеста дека „како да ја носам во себе студената празнина на манастирот" (Конески 82) или сфаќањето дека „имало и некоја друга / пуста правда, / освен мојата" (79) во „Кале". И на самиот крај од песната на Неруда, поетот сфаќа дека во урнатините на Мачу Пичу бара некој кој ќе „говори низ моите зборови и мојата крв" ("Speak through my words and my blood") (Neruda 97).

Меѓу Конески, Јејтс и Неруда не постојат експлицитни интертекстуални врски, но постои поврзаност преку свеста што му е достапна на човекот како живо суштество воопшто. Обраќањето некому надвор од себе како израз на потребата да се слушнат сопствените мисли, но истовремено и на потребата да се воспостави врска со некој друг што ни е сличен, е тема што е заедничка за луѓето, а со тоа и поконкретно за поетите од различни меридијани. Затоа, токму ова е една од големиот број можни точки на која песните на Конески се во дослух, иако тој дослух не е намерно воспоставен со песните на Јејтс или на Неруда, меѓу другите.

Сите тројца поети се свесни, било преку искуството и анализата или преку интуицијата, за оние заклучоци до кои по научен пат стигнале истражувањата за кои говорат Поли и Вајс – дека неопходен услов за воспоставување на идентитетот се социјалните односи со други субјекти во кои тие го потврдуваат или го негираат нашиот идентитет. Токму затоа, поетите се обраќаат на уметничките зданија. Тие би можеле да говорат и самите со себе, место да се обратат на предмет што не возвраќа

со вистински одговор како замена на разговорот со себе. Но иако можеби така се чини, разговорот со немиот објект не е замена за разговорот со себеси. Зашто при разговорот со себеси, не се воспоставуваат социјални односи во кои другите покажуваат реакции кон нас, кои се, како што вели Вајс, „од суштинско значење за начинот на кој го потврдувам сопствниот идентитет“ (“essential in how we verify our own personal identity”) (Wise). Следствено, сопствениот идентитет не може да се потврди со „Кантовската способност за чисто практично размислување“ (“Kantian capacity for pure practical reason”) (Pauley 41). Тој единствено се потврдува како учество во општествен идентитет, како членови на една или на повеќе групи (Wise), макар и тие други субјекти да го негираат идентитетот на единката и макар и идентитетот да се менува под притисок на потребата за прифаќање од околината. Знаејќи го ова, поетите не разговараат со себе, зашто така не би си го потврдиле идентитетот, ами со друг ентитет надвор од себе, кој, од една страна, е доволно безгласен да не им се спротивстави на нивните сопстени мисли, но, од друга, и доволно туѓ, доволно надворешен за да може да биде субјект-чинител (агенс) во комуникација со кого се воспоставува, разбира и се надградува сопствениот идентитет.

Кај Конески постои целосна свест дека ѕидовите се во него самиот, дека се дел од него: „Направив манастир на скришно место, / да стои долго самотен, / да кажува некогаш за мене“ (81). Тоа е манастир што никој друг не ќе го најде оти во стварноста не постои. Плочите болно екнуваат под нозете на поетот-говорник оти тоа не се плочи на кои друго живо суштество би можело некогаш да стапне. Оваа свест за симболичноста на имагинарно создадениот манастир не е сокриена; манастирот во песната не се однесува на манастир во стварноста, кој е преземен за да претставува метафора за поетовата душа. Не, тој е целосно создаден во имагинацијата за да го засводи поетот, а неговите удови да станат „столбови во одот“ (Конески 82). И за сето тоа време, тврди и самиот поет, тој знае дека манастирот е дел од него, дека не ќе му избега до крајот на животот.

Наспроти тоа, пак, кај Јејтс и Неруда, иако целосно свесни за неможноста да се комуницира со насликаните мудреци и со старите ѕидини, поетските гласови што говорат во песните, ја играат улогата на несвесност за ова, и притоа водат дискусија со неживите објекти како тие да се дел од живо суштество кое ги разбира и ќе им одговори.

Мудреци исправени во свет пламен на Бога,
што небаре златен мозаик на ѕидот кројат,
одмотајте вртеж надвор од светиот оган
Станете господари на душата моја . . .
O sages standing in God’s holy fire
As in the gold mosaic of a wall,
Come from the holy fire, perne in a gyre,
And be the singing-masters of my soul. (Yeats 1883)

Мудреците насликани на ѕидот од црквата добиваат карактеристики на живи суштества и поетот им се обраќа небаре тие навистина може да го чујат. Поетот сака да замине со нив за да стане дел од уметноста, но самиот начин на обраќање јасно укажува на свеста дека тие се надвор по однос на говорникот. За разлика од ликата „што се крие / под малтерот на моите гради“ во „Ангелот на Света Софија“ на Конески, ликовите на мудреците кај Јејтс не се дел од поетовото тело и душа - тие се субјект што се различни од поетот и кому поетот може да му се обрати како на друг субјект.

И кај Неруда постои свест дека другиот ентитет, ѕидините на Мачу Пичу, е всушност дел од него, дека тој се обраќа на себеси иако навидум им се обраќа ним. И тој ја продолжува илузијата дека станува збор за суштество со кое може да разговара, да ги подели своите мисли, но суштество што е толку налик на него, што тој посакува двајцата да се спојат во едно, да се обединат: „Подигни се за да бидеш роден со мене, брате“ (“Rise to be born with me, brother”), „доаѓам да зборувам низ твојата мртва уста“ (“I come to speak through your dead mouth”), „врзи ги твоите тела за мене како магнети“ (“Fasten your bodies to me like magnets”) (Neruda 96-7).

Иако хронолошки следуваат по митовите, овие песни фрлаат светлина врз нивното функционирање. Имено, овој дијалог на тројцата поети со зданијата кои се единствените нешта што може да ги разберат и да ги прифатат нивните идентитети, наликува на митолошката постапка на создавање суштество блиско до нас, што ќе биде нашата сродна душа – како во библискиот приказ за Адам и Ева, или митолошко создавање на суштество за друштво, или, на пример, бајката за Џепето и Пинокио. Исто како и овие суштества, така и мртвите ѕидови на Конески, Јејтс и на Неруда оживуваат, се создаваат, говорат. Во митовите и бајките тоа се случува буквално; современите песни, пак, укажуваат на тоа дека ова создавање на суштество за друштво, всушност, е поттикнато од желбата да пронајдеме некој сличен на нас со кого комуникацијата нема да биде недоразбирање. Во митовите, за ова да се оствари, мора да дојде до удвојување, односно вистинско постоење и на второто суштество; во дваесеттиот век, пак, таа наивна постапка се трансформира во потполна свест од говорникот, дека живоста на предметот е проекција на сопствениот глас, на сопствениот идентитет, но симболично, во танцот на поезијата (како што тоа го нарекува Пол Валери), ѕидовите, веруваат поетите, ќе го возвратат одговорот. Поетот никогаш не губи од вид дека говори со себе, но си дозволува во креативниот процес еден дел од себе да пренесе на предмет што ќе го принуди да ја увиди својата заблуда: „И насетувам дека имало и некоја друга / пуста правда, / освен мојата“, вели Конески во „Кале“ (79); што ќе го прифати: „Обземете го моето срце“, бара Јејтс (1883) и ќе го пресоздаде: „Зборувај низ моите зборови и мојата крв“, инсистира Неруда (97).

Постојат различни причини поради кои тројцата поети им се обраќаат на неживи објекти, кои ја играаат улогата на живи субјекти.

Тоа е желбата да се најде утеха:

Јас не сум можел, и да сакав, да гледам
како капнуваат тие раце . . .
Јас не сум можел , и да сакав,
да слушам тешки мајчински колнења
дури им пискотат децата во рулче. (Конески 78).

Или желбата за пријател:

Подај ми ја раката од длабоката
област посеана со твојата тага . . .
Дај ми тишина, вода, надеж.
Give me your hand out of the deep
region seeded by all your grief . . .
Give me silence, water, hope (Neruda 96-7)

Или желбата за објаснување:

Но јас жедно стапив под сводовите на кубето
како да се запознавам веднаш самиот себе. (Конески 81)

Или желбата да се најде уметност изедначена со животот:

. . . земете ме
во уметничко дело на вечноста.
. . . gather me
into the artifice of eternity. (Yeats 1884)

Или желбата за охрабрување:

Дај ми битка, железо, вулкани.
Give me struggle, iron, volcanoes. (Neruda 97)

Или желбата за учител кој ќе го објасни неразбирливото:

Везилке, кажи како да се роди
проста и строга македонска песна (Конески 35)

Или желбата дури и за непријател:

наостри ги ножевите што ги чуваш до себе,
забиј ги во моите гради и мојата рака
како река од жолта светлина што растргнува
file the knives you kept by you
drive them into my chest and my hand
like a river of riving yellow light (Neruda 97).

Сѐ освен рамнодушност. Но без оглед на различните причини, дијалогот на сите им помага да го одржат и препознаат својот идентитет благодарение на комуникацијата која помага личноста да го сочува своето единство дури и кога одговорот од другата страна е непосакуван.

Токму затоа, на поетите не им се случува она што Џерџ Лукач, во еден свој интересен есеј (надвор од познатата *Теорија на романот*), го нарекува распада или дисоцијација на личноста. Распадот на личноста настапува кога индивидуалните мисли ќе почнат да се третираат како

реалност. Се чини парадоксално, но токму разговорот со себеси во ситуација кога дел од сопствениот глас го презема друг предмет, ја спречува дисоцијацијата на личноста. Поделеноста на идентитетот на јас-и-предметот овозможува остварување на единство со различните аспекти од себеси, наместо распад, како што навидум изгледа, затоа што е остварена комуникација, разговор со некој друг ентитет, иако секогаш притоа постои и свеста дека тој ентитет е самиот субјект.

БИБЛИОГРАФИЈА:


Конески, Блаже. *Послание*. Битола: Микена, 2011. 81-3.

Yeats, W. B. “Sailing to Byzantium”. *The Norton Anthology of English Literature*. Ed. Abrams, M. H. et al. 6th ed. Vol. 2. New York: Norton, 1993. 1883-4.

Lukács, Georg. “The Ideology of Modernism”. Walder 158-64.

Neruda, Pablo. “Heights of Macchu Picchu”. *Janus Head*. 10.1 Summer/Fall 2007. 77-98.

Pauly, John. “Agency, Identity and Technology: The Concealment of the Contingent in American Culture”. *Janus Head*. 10.1 Summer/Fall 2007. 41-61.

Valéry, Paul. “Remarks on Poetry”. Walder 138-42.

Walder, Dennis, ed. *Literature in the Modern World*. Oxford: Oxford UP, 1990.

Wise, Deborah L. “Identity Theory: A Literature Review”. 28.10.2011. http://debwise.com/Matrix_2_files/wise_identityLR-1.pdf.

Kalina Maleska

*(Summary)*

In his poem "Marko's Monastery", Koneski addresses the artistic works (the apparitions coming out of the frescos on the walls of the monastery), with a plea to answer his questions or offer explanation about his dilemmas. In a similar way, in "Sailing to Byzantium" and the "Heights of Machu Picchu", Yeats and Neruda address famous gold mosaics and ancient towers, respectively, in search for answers to their eternal questions. What kind of a reply do they expect from them? Why do they search for a more essential response in the silence of the speechless objects than the one they could receive from a living interlocutor? This text researches the intertextual relations between these three poets, relations which, though neither explicit nor deliberate, exist in reference to this topic: addressing artistic works as a way to confirm one's own identity.

*Катерина Петровска-Кузманова*

# ВЛОГОТ НА КОНЕСКИ ВО МАКЕДОНСКАТА ФОЛКЛОРИСТИКА

Фолклорот несомнено го обележува делото на Блаже Конески. Тој за него бил жива ризница од која црпел инспирација за своите уметнички дела, но, исто така, бил повод да размислува за прашањата што се однесуваат на јазикот во народната песна, просветителството, како и на релацијата уметнички текст – фолклор. Но помалку е познато дека фолклорот за него бил предизвик и во смисла на негово запишување, редактирање и на публикување. Во текстот, токму овој аспект од неговото творештво е во фокусот на интересот особено онаму каде што тој се пројавува и како собирач на фолклорните материјали.

Конески го носел со себе фолклорот уште од детството, за што особено влијание имале средината и времето во кое се развивала неговата личност. Тоа е времето во кое македонскиот фолклор сè уште бил жива традиција, а народните празници, обичаи и верувања – нешто на што бил сведок. Исто така, тој растел во средина во која се чувале и практикувале традиционалните обичаи, верувања и се пренесувале на следните генерации, онака како што единствено се пренесува народното знаење и умеење во традиционалните средини по устен пат. Тоа се потврдува со податоците што ни ги дава за неговото семејството и особено за ликот на неговата баба Дунавка, а токму во најзиниот репертоар Конески го наоѓа поттикот за нивно бележење. Песните што Конески ги запишал од својата баба Дунавка се депонирани во Архивот на МАНУ, како ракописна збирка од четириесет песни. Тие делумно се објавени во „Збирка на македонски народни песни“ (1945, 1947) и во подоцнежната антологија на македонската народна лирика „Блажена гора зелена“ (1986), а интегрално се објавени една година пред неговата смрт во списанието „Македонски Фолклор“ број 50 од 1992 година, заедно со текст насловен како „Народни песни од Прилепско“.

Освен преку непосредниот допир со фолклорот што го остварувал Конески уште од најраното детство, тој во годините пред Втората светска војна во белградските библиотеки дошол во контакт со „Сборник за народни умотворенија“ на Марко Цепенков и со други слични зборници. Овие зборници несомнено добро ги познавал, бидејќи според неговите

искази по повод запишувањето на песните од репертоарот на неговата баба, забележува дека во бележењето на графиската страна се раководел според нив. „Како што може да се види од мојата тетратка, јас при крајот на 1940. или на самиот почеток на 1941. веќе сум правел исписи од софискиот „Сборник за народни умотворенија“, што ми беше достапен во Народната библиотека во Белград, па сум решил да го применувам начинот што таму се применува при печатањето на народни умотворби.“ (Конески, 1992, 136). Во текстовите на песните објавени во „Македонски фолклор“ број 50 од 1992 година тој се држи до графичките особености на современиот правопис: „За оваа пригода во сите текстови ги применив графиите од нашиот современ Правопис.“ (Конески, 1992, 136)

Во воведниот текст со кој се проследени од него запишаните песни, Конески ја објаснува генезата на неговата запишувачка работа, и наедно ни појаснува како настанала самата ракописна збирка. Но, исто така, во своето кратко образложение дава напомени околу начинот на нивното запишување, примерите од кои се раководел, варијантите на еден ист мотив, и жанровите што биле дел од репертоарот на неговата информаторка. Особено се задржува на запишувањето на песните и во таа смисла тој забележува дека песните што ни ги предочува претставуваат „чист препис“. Објаснувајќи го терминот на кој инсистира во врска со овие песни, тој вели дека она што го имаме пред нас е последен од неговите некогашни преписи на овие песни, наедно додава дека не може прецизно да каже дали при своите преписи, по примерот на постарите собирачи, вршел некакви преправки. Од перспектива кога го пишува текстот „Народни песни од Прилепско“, во списанието „Македонски фолклор“, тој може единствено со сигурност да тврди дека извршил интервенција во последниот стих од првата песна: „мене од ропство д' избави“, наместо „да куртули“. Во однос на ова прашање тој заклучува: „Ако имало и други вакви позначителни интервенции тие биле направени толку среќно што денеска јас самиот не можам да си ги откријам.“ (Конески, 1992, 136) Исто така, објаснува дека само два текста се датирани: песната „Турчин низ гора врвеше“ со датумот 17.12.1940 и прозниот запис „Свадбата на Груица“ со 12.9. 1941, што не треба да се зема како податок дека и другите се запишани во истиот период. Тој вели: „Јас почнав да запишувам песни по кажување на баба Дунавка уште како гимназист“ (Конески, 1992, 136), но, исто така, ни го дава податокот дека „само некоја од овие песни можела да биде запишана по семтември, 1941 година.“ (Конески, 1992, 136)

Во фолколористичка смисла особено е значаен податокот што ни го дава тој во однос на жанровската определба на песните. Познато е дека обредно празничниот систем на земјоделско-сточарскиот календар на народот во голем степен бил приспособен кон востановениот црковно-христијански празничен систем, кој, од своја страна, бил напластен врз постара паганска основа, која најмногу доаѓа ди израз до нивната музичка

и текстуална страна. Песните што се пеат за Божиќ во македонската обредна традиција се делат во две групи: песни што се пеат за време на божиќните пости и песни што се пеат на самиот празник Божиќ (повеќе Величковска, 2008, 28-29). Според овој модел преземен од традиционалната култура, во неговата ракописна тетратка песните „Чума бие во горното мало“ и „Во зандана Иво Црногорче...“ се означени како божиќни, додека песните „Девојка си црни очи колни“, „Ајде на оро кадан Тодоро“, „Колку има од море до Дунав“, „Пелнил Ѓуро са земја бошначка“, „Девојка бога помолила“, запишал дека се пееле на Божиќ. Вториот значаен празник во обредниот календар е Велигден. Во текот на велигденските празнувања кои траат три дена, се пеат песни во кои се содржани низа митолошки елементи што укажува на некои постари пагански верувања. Овие песни се пееле вообичаено, сред село на оро. Песните „Орли се виеја над нашето село“, „Оро ми играле триста самовили“ и „Сонце зајде зад зелена гора“ од ракописната збирка на Конески носат определба „велигденски“. Од обредите врзани за животниот циклус меѓу запишаните песни е застапена свадбата како еден од најзначајните мигови во животот на човекот, преку песната „Ој девојко, бела и црвена“.

„Жетвата со целиот комплекс обичаи, обреди, верувања и пеења претставува еден од клучните настани во народниот календар“. (Величковска, 2002, 27). Оваа констатација се потврдува токму преку фактот дека најголемиот број од песните забележени од Конески се токму жетварски. При жетвата, според народните верувања, особено значење имаат крајот и почетокот на жетвата, па затаоа не случајно при запишувањто на песните тој, според кажувањето на неговата информаторка , точно забележува дека овие песни се наменски и го следат текот на жетвата, означувајќи го, покрај жанрот, и времето кога тие се пееле. Па така дознаваме дека песната „Везден Јана до девера жнала“ се пеела квечерина; „Згрешив ми те нагазив“ и „Еленико санџак девојко“ - среде пладне; „Од кај што сонце огреа“ и „Плевила Јана градина“ - наутро; „Сонце оди да заоѓа“ - попладне. Архаичните верувања на народот исто така мошне добро се согледуваат и во записот за баењето од град, во кој освен стиховите, наоѓаме и опис на постапките: „На Бадник зела сирота баба мазник на глава, на мазнико в раце грне вино, се врти околу стожер и бај за од град. Ѝ вика удаениците да ѝ нарани, оти тија биле шо го носеле гардо: ’Идете, сестрички, мајчички, / Сега ве викам да дојдите / Да јадиме, да пијаме / Да играме, да пејеме, / Ко ве враќам, да се враќате / Кога се задава град: Ружо, ударенице, Калино, ударенице, Стојане, ударенику, / Враќајте се! (...)“ (Конески, 1992, 144). Преку овие стихови се согледува верувањето во „магичната сила на зборот“ (Пенушлиски, 1973, 12) и нивната способност да ги заштити луѓето од опаснот, како што е во случајот уништување на посевите.

Освен обредните и песните што го следат работниот процес, во традицијата се познати и песните што се пееле при собирањето на девој-

ките на т.н. седенки. Во овие песни се опева убавината на девојките и нивната работливост, што може да се види и од песните за кои Конески забележува дека се пееле на седенките или ги означува како попретарски: „Ој Ројно, Ројно Мемедичина,“; „Ој Радо, Радо работно моме“; „Убава Јана, убавинчица“. Но, освен жанровската определба, овие записи неретко ни ја даваат и нивната намена, така песната „Откако гора никнала“ е наречена послоечка, а „Ордана мајка плетеше“ за кога-годе, додека со песната „Не пиј, Недо рујно вино“ запишал дека се пее на веселба, на свадба, кога се потнапиени. Другите песни не се определени, но може да се забележи дека меѓу песните само три од запишаните не им припаѓаат на обредната пејачка традиција, а тоа се песните: „ Турчин низ гора врвеше“; „Што коња спремаш, назлан Димитри“ и „Болно лежало Русо Граматичето“.

Класификацијата што ја прави Конески е според кажувањата на информаторот, и таа во голем дел се  поклопува со  повеќето познати класификации, особено песните што ги определува како жетварски. Останува дилемата дели песните што се определени како божиќни, навистина тоа и се. Затоа што познато е дека многу често водичарските песни информаторите ги означуваат како божиќни. Исто така,  треба да се забележи дека песната „Оро ми играле триста самовили“ на теренот во Македонија се среќава и како водичарска. Оваа појава повеќето фолклористи ја согледуваат и ја означуваат како спој меѓу лазарските и водичарските празнувања. Тој спој најдобро се согледува преку многуте песни со исти сижеа во кои доминира желбата за благосостојба и за успех на човекот. Затоа, овие белешки за жанровската припадност, според кажувањето на информаторот, за фолклористите се драгоцени бидејќи ни укажуваат на податокот дека некои од песните во обредниот циклус го менувале местото во календарот или, пак, се пееле во различни прилики со иста намена во зависнот од празникот кој се празнувал во еден регион. Фолклористите од ова може да заклучат дека овие песни се преплетуваат меѓу себе во народниот календар, па во оваа смисла народните именувања треба да се сфатат само условно, а нивната генетска врска треба да се разгледува преку динамичните вкрстувања во комплексот на обредната поезија.

Во објавените материјали, освен песните, е поместен и еден прозен запис под наслов „Свадбата на Груица“, кој претствува очигледан пример за преминувањето на мотивите од еден во друг жанр, односно преминувањето на епската песна во приказна. Во ова сознание го наоѓаме потикот за статијата „Меѓу народаната песна и приказна,. во кој Конески за оваа појава забележува дека: „Ако се заборава една епска песна, не значи дека се заборава и нејзината содржина. Прво изостанува пресоздавањето на нејзината својствена изразена структура, се разлага оној особен спој на јазични елементи во рамките на ритмичко-метрички целости што ја овозможуваат врската со дадената мелодија. А содржината може да се

спаси во приказната и така да се обновува уште долго време“ (Конески, 1986, 194).

Оваа свое искуство како активен партиципиент во фолклорот и како негов запишувач, Конески го применил по Втората светска војна кога се зафаќа со редактирање и со објавување на неколку збирки народни песни, кои се сметаат за први објави од македонската фолклористика во овој период. Меѓу нив посебно се издвојува „Збирка на македонски народни песни“ (1945 и 1947), во која е видлив напорот на Конески да направи избор на сите видови песни што ја карактеризираат македонската народна лирика, водејќи сметка за нејзините значајни карактеристики. Во изборот тој внесува и песни од својата ракописна збирка. Но, сепак, е видлив напорот на Конески во оваа „книга песни на еден велик поет“ да го потенцира народниот гениј. Преку овој избор тој јасно и недвосмислено ја изразува својата свест за богатството на македонскиот фолклор и, следствено, во сочинувањето со изборот неговата мисла-водилка му била презентација на големата естетска вредност на нашата народна поезија. Во предговорот Конески заклучува дека овој избор има цел да му ја открие на македонскиот народ во целосна претства убавината на овие песни што тој ги пеел, да ја разбуди кај него љубовта за нив и свеста за нивната вистинска вредност: „Тој народ треба да разбере дека народ што создал такви прекрасни песни нема да заостане во разгранувањето на својата уметничка литература, нема да заостане во изградбата на целокупната своја национална култура.“ (Конески, 1986, 12) Неговото собирање и печатење народни песни продолжува со збирката песни од НОБ насловена „Од борбата“, која се смета за прва од тој вид во Македонија. Карактеристично за ова збирка е дека предговорот го сочинува Владо Малески. Во него се бележи потребата од една ваква збирка бидејќи, како што вели авторот на предговорот, „збиркава песни од Народноослободителната борба, собрани и редактирани од Блаже Конески, до некаде ќе ја задоволи таа потреба. Збирката ќе му даде можност на нашиот народ да види со што ја збогатил својата умотворна ризница последниве неколку години и ќе ги раздвижи неговите творечки сили на тоа поле. Тоа не потсетуе, исто така, на задачата со која бездруго треба да се нагрби секој еден културен работник од нашата Народна Република, а имено - прибирање и печатење народни песни“. (Малески, 1947, 11-12)

Во 1954 година Блаже Конески ја редактирал и збирката „Сказни и сторенија“ составена од народни умотворби, собрани од нашиот исклучителен собирач, Марко Цепенков. За значењето на овој потфат, Ана Матриновска забележува: „Ако го земеме предвид фактот дека во тој период името и делото на Цепенков биле релативно непознати за пошироката македонска јавност, големината на ваквиот чекор на Конески дополнително добива на значење. Посебно значајно е дека овде тој го поставува тежиштето на својата расправа врз карактеристиките на Цепенковиот стил и на неговиот особен начин на раскажување. Притоа, тој не

само што покажува солидно познавање на основните карактеристики на фолклорот, меѓу кои и варијантноста и импровизацијата, туку се обидува да ја дефинира наративната постапка на Цепенков, и тоа имајќи го предвид субјективниот пристап што Цепенков го имплементирал во своите фолклорни записи, во однос на Цепенков како творец и, уште повеќе, во однос на неговиот креативен исчекор спрема народниот начин на раскажување." (Мартиновска, 2010, 4).

Интересот на Конески за македонскиот фолклор не запира со збирките на македонски народни умотворби, што ги редактира и ги објавува. Тој наоѓа свое место и во голем број натамошни научни трудови, што директно или индиректно се допираат до оваа тема. Најпрвин во трудот „Македонската литература и македонскиот литературен јазик" со кој, всушност, и започнува библиографијата на неговите лингвистички трудови, Конески не го одминува народното творештво како значајна етапа во создавањето и на македонскиот литературен јазик и, особено, на македонската современа литература. Следува трудот „Нашата народна поезија како одраз на нашето национално ослободително движење", кој се смета за една од првите објави од македонската фолклористика во слободната земја. Во својата статија „Јазикот на македонската народна литература", тој темелно го истражува јазикот на народната поезија задржувајќи се на неколку најзначајни прашања како што се: спецификата на поетскиот јазик преку додавање и преку елидирање на гласови и на слогови; народниот речитетив; морфолошките, синтаксичките и лексичките особености; меѓујазичните и меѓудијалектните контакти во народната поезија; песната за Кузман Капидан; контактот меѓу уметничката и народната поезија, а во последниот дел од овој труд тој нуди типологија на цитати од народната во уметничката литература, и практично ја докажува интертекстуалната постапка на цитирање како обележување и преземање елементи од некој преттекст во некој нов текст. Секако, кога зборуваме за трансформацијата на поетскиот јазик од оралната традиција во современата уметничка поезија, неодминлив е неговиот есеј „Еден опит", во кој го дава моделот за објаснување на појавите поврзани со традицијата и со подновувањето, во кој ги вклучува трите страни: традицијата, колективот, авторот.

На крај, може да се сложиме дека „во секој народ и во секоја култура постојат каријатиди што го држат сводот на духовната и на материјалната градба на историјата. Тоа се спомениците на цивилизацијата кон кои поколенијата со особена почит чувствуваат пиетет." (Ристовски, 1998, 39). Во овој контекст може да заклучиме дака оној пиетет за кој зборува Ристовски, што ние го чувствуваме кон Конески исто, ако не и посилно, тој го чувствувал кон традиционалната култура и, особено, кон народната поезија на која и посветил значаен дел од своето творештво.

ЛИТЕРАТУРА:

Величковска Родна, 2002, *Жетварското пеење во Македонија*, Институт за фолклор „Марко Цепенков“, Скопје

Величковска Родна, 2008, *Музичките дијалекти во македонското традиционално пеење*, Институт за фолклор „Марко Цепенков“, Скопје

Конески Блаже, 1971, *Јазикот на македонската народна поезија*, МАНУ, Скопје.

Конески Блаже, 1984, *Блажена Гора зелена* (антологија на македонската народна лирика), Македонска книга, Скопје.

Конески Блаже, 1986, „Меѓу народната песна и приказна“, *Македонскот XIX век,* Култура, Скопје.

Конески. Блаже, 1990, *Ликови и теми*, Култура, Скопје.

Конески Блаже,1992, „Народни песни од Прилепско“, *Македонски фолклор* XXV, 50, Списание на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“, Скопје.

Мартиновска Ана 2011, „ Конески и фолклорот“ *Филолошки студии*, Перм, Скопје, Љубљана , Загреб, http://philologicalstudies.org/ , 8, т.1.

*Од борбата* (народни песни), 1947, собрал и редактирал Блаже Конески, Државно книгоиздателство на Македонија.

Пенушлиски Кирил, 1973, „Тематиката на македонската обредна поезија“, *Македонски фолклор*, VI/12, 12, Списание на Институтот за фолклор „Марко Цепенков“, Скопје.

Ристовски. Блаже. 1998, „Каријатида што го држи сводот (Блаже Конески за македонската јазично-литературна и културно-национална историја)“. *Стожер.* Месечна ревија за литература, култура и уметност, Број посветен на Блаже Конески (1921-1993). Друштво на писателите на Македонија, Скопје.

Katerina Petrovska Kuzmanova

KONESKI'S SHARE IN MACEDONIAN FOLKLORISTIC

*(Summary)*

Folklore, undoubtedly, has left a mark on the work of Blaze Koneski. For him, it's been a treasury, from which he drew inspiration for his artistic work, but also a challenge to think about the questions regarding national creation, enlightenment, as well as the relation between the artistic text and folklore. But, except as an author and a scientist, it is less known that for him, folklore was also a challenge in the sense of its inscribing, redaction, and publication. In this paper, the author focuses on the handwritten collection with his inscriptions of folk songs, aiming to present this part of his work.

*Снежана Петрова-Џамбазова*

## ДЕТЕТО ВО ПОЕЗИЈАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Да се пишува за поезијата на Конески, без да се земе предвид или само површно да се одбележи нејзината антропоцентрична димензија е еднакво на скверначење за секој посетител, намерник, па макар и само ѕирнувач во таа величенствена „куќа". За убавите, за грешните жени, за оние со лажовито тело и со лажовита душа, за девојките, за белата калуѓерка, за Сирма војвода и сл. досега се пишувани многу текстови, како и за мажот како волк на љубовта, Виј, црн овен, евнух, ајдут на пусија и сл. Она што, ни се чини, недостасува во третирањето на ова профано тројство е детето кај Конески, Конески – дете, односот возрасен – дете, навраќање кон детството, сеќавање на детето од пристојна и помалку опстојна дистанција...

Првично, при зародувањето на оваа идеја, како појдовна точка ги имавме песните „Дете заспано крај езеро" и „Игра со дете", но при навраќањето на неговиот опус, се разгрна одново еден цел шареноликс свет на идеи, почна да маршира пред нас цела бригада деца што липаат, се смеат, пеат залажалки, спијат спокојно залулкани од езерските бранови, се одделуваат за првпат од мајчините раце, копнеат по мајчините бликси, а далечни прегратки..., бескрајно доверливи, сериозно лековерни...

Кон детето Конески се обраќа со крајна нежност и внимание и најчесто ги употребува деминутивните форми во хипокористична функција: *Ти спиеш малечко/ а езерото се замислило/...; Спиј си детенце.../Мал ни беше ти уште, уште малечок...Разговор со мајката)* итн. Деминутивните форми се најчест избор и за опис на детските физички карактеристики: *Дај ми ги рачињата,/ здружи ги прстињата,/... Па кај е, кажи, оној блесок на првно зајче...; скокотлива игра за прстињата на ножињата/ Ти го криеш лукавото палче/ ти ќе треба со своето снаже, сине, само да се исправиш.... / црвено бело по десното обравче/ црвено бело по левото...*Деминутивните форми ги употребува и за сè во околината што е предмет на внимание кај детето и во компарациите: *се смееш како изворче.../ тече смеа во браздичка бистра.../ Ти спиеш а тоа / со неусетно потплиснување ти влегува в душа / како во заливче со бели камчиња/ во кое секое камче се гледа/.* И кога пристапува

кон соопштување на некоја болна или тажна вистина, Конески ги употребува овие форми, како амортизер на чувствениот одраз кај детето, своевиден вторичен еуфемизам: *и јагленче е спомеюот...* сè во согласност со неговата особена внимателност и стравување објаснети меѓу другите и во песната „Нежност“: *да не би да ме намразиш тајно, / да не ми идеш, ако ти згрешам...* Оваа песна ѝ е посветена на љубената жена, но истиот внимателен, попустлив и бескрајно нежен однос, Конески го воспоставува и во обраќањето кон жената, кон љубовницата, кон мајката... па и кон своите пријатели, роднини, почитувани претходници... Неретко и растенијата и цвеќињата ги персонифицира во деца, на некој начин ги инфантилизира, ги очудува: *Ружо со лисје како меки усни,/ ти цутена на пољанка, те следам,/ те следам скришно, девојченце мое,/ и само гледам, и само те гледам. (*Ружа*); Нababрува споро жолтиот напон на нивниот цут,/ уште е тој како стиснато детско раче./ Јас сум тој што ја открив убавината на твоето чело,/ мекиот повев на влакненца по двете слепоочници/. (*Струмиче*)(*и самиот наслов е во деминутив*).*

Во споредба со деминутивните форми, етичкиот датив и сите други средства за искажување особена блискост, кај Конески многу ретко ќе сретнеме аугментативни форми во пежоративна функција за третото доба и тоа, најчесто со рефлексивна вредност: *... да се искапе во него/ тој/ старо орлиште/ да ги истресе на сонце перјата/ од водата/ и да се врати подмладен. (*Подмладување).

Секогаш со искуствена дистанција од детството, со полно разбирање за грижите, искушенијата, тагите на родителите, на предците. Песната „Разговор со мајката“, е своевидна апотеоза на младешката безгрижност и непромислена леснотија во прифаќањето на предизвикот да се оддели од домот: *Немој да ми кажуваш/ твои сеќавања за мене./Поарно со очи на друг/ што будно ме следеле/ никогаш самиот да не се видам себе.*

Како крајно прецизен сеизмограф, Конески ги детектира сите суптилни неврози, сите болни падови при растењето, надраснувањето на одделни ситуации... Во песната „Мајаковски“ низ една страшно прецизна споредба го илустрира потресот при одделувањето, оттуѓувањето: *Се случи да остане сосем сам./ Го порази наглата свест/ за бесконечната оддалеченост дури и на најблиската душа,/ како да е дете што првпат сетило/ дека мајка му има и други грижи/ па и занеси.*

Во неколку свои песни Конески употребува глаголи *надрасне, дорасне*, како и изведени коишто им припаѓаат на други зборовни групи: дораснатост, надраснување... Но. како омнисцентен раскажувач, Конески застанува на страната на чудесата, на непознаниците што се исправаат како пречки пред човекот и што го водат напред, што го напојуваат со жед по животот. Особено впечатлива во оваа насока со парадоксален завршеток е песната „Чудо“: *Толку ми е чудно што сме живееле,/ уште почудно што сме сакале -/ можеби сме сакале/ да го оправдаме чудото*

*на живеењето,/ тоа чудно чудо!/ за да покажеме дека сме дораснати/ до она што како тајна,/заправо не ни припаѓа.* Потоа во поемата Златоврв“ *истиот епитет го употребува во контрастивна структура: никој од смртните/ подложни на нездрав трепет,/ дораснати за мигот/ но јадни за дните / не може да го сети твоето уривање.*

Иако, човекот Блаже Конески многу често ја искажува својата изнемоштеност, исцрпеност, бессилие и умор со песимистички пароли: *Целиот живот ми се спомените. ... Јас само над нив со власт крајна создавам своја родина тајна.(Спомените)...* Неретко прозвучуваат и светли тонови од неговото животно врело, па наоѓа доблест да си признае дека од место како Студено Варило - чешма во леската под Златоврв ја полни животната енергија *: Што останало животна свежина во мене,/ отаде потекнува.*

На Конески му се посветени многу статии, томови, собири, па и цели дисертации (Ана Мартиновска „Конески и фолклорот“) третиран е и јазично и книжевно и лингвостилистички и теориски, но секое ново навраќање значи нов предизвик, откривање нова димензија, во случајов, во неговата поезија, во неговиот „виртуелен дом“. Па, секое гледиште за неговата поезија, т.е. животворна сила, треба да се прифати како точно, зашто како што не постои една дефиниција за љубовта, така не постои и една дефиниција за неговата поезија, секогаш нова, различно нагиздена, кокетна, инспиративна.

ЛИТЕРАТУРА:

Конески Бл. (2011) *Поезија* (книга втора), МАНУ, Скопје.

Мартиновска А. (2010) *Конески и фиклорот* (докторска дисертација).

*Атанас Чупоски*

# ИНТЕРТЕКСТОТ ВО *ВИДЕНИЕ НА ИСАИЈА РАДЕВ МАЖОВСКИ ОД ЛАЗОРОПОЛЕ...*

**клучни зборови:** *Конески, Мажовски, Лазарополе, песна, историја, интертекст*
**key words:** *Koneski, Mazhovski, Lazaropole, poem, history, intertext.*

Блаже Конески е роден во Небрегово на 19-ти декември 1921 г., на денот кога се чествува св. Никола. Набргу е крстен во селската црква посветена на св. Николај Мирликијски Чудотворец и го добива името Благоја Љамески. И селската црква и нејзиниот патрон, кој наедно е светец-заштитник на фамилијата Љамески, подоцна Конески ги опејува во подолгата песна *Црква* и во песната *Свети Никола* од збирката *Црква* (Мисла, 1988). Презимето Конески води потекло од неговиот дедо Коне, кој е, исто така, опеан во песната *Дедо Коне*, а Коневци се само една гранка од големиот род Љамевци. Како голем лингвист, Блаже Конески не можел да му одолее на предизвикот да се обиде етимолошки да го протолкува потеклото на своето фамилијарно презиме, Љамески, всушност, на прекарот кој е во основата на презимето. Тој во разговорите со Цане Андреевски, водени во периодот од 1985-1990, а во 1991 г. објавени во книгата *Разговори со Конески* (Андреевски, 1991), ја изнесува претпоставката дека Љамевци се дојдени во Небрегово како преселници од Лазарополе. Тој изнесува и интересна хипотеза за ова свое тврдење: „Имам една претпоставка, сметам дека е доста веројатно дека ние сме дојдени од Лазарополе. Зошто претпоставувам така? Прекарот Љамевци е прекар за Лазарополци. Лазарополци ги викаат Љамевци. Второ, имаме исти сведен. Свети Никола е сведен и во Лазарополе. И трето, во нашето село имаше чифлик на Свети Јован Бигорски. А тоа е еден канал за преминување на луѓе од Мијачијата во нашето село. Значи, имало отворен канал“. (Андреевски, 1991:23)

Од друга страна, Блаже Конески како човек кој своите македонистички позиции ги изградил уште во младите години, покрај интересот за лингвистиката и за историјата на јазикот, уште од младоста покажувал голем интерес и за историјата на книжевноста на својот народ - усна и

пишувана. Во тој контекс, тој уште во 1949 г. ја објавува студијата *Македонските учебници од 19 век: еден прилог кон историјата на македонската преродба* (Главен одбор на Народниот фронт на Македонија, 1949). Истава студија десет години подоцна ќе биде преобјавена под делумно коригиран наслов: *Кон македонската преродба: македонските учебници од 19 век*. (ИНИ, 1959). Уште овде Конески покажува вонредно познавање на општествено-историските и на литературните состојби во Македонија во епохата што ја истражува и интерпретира, а, разбирливо, меѓу другите македонски преродбенски книжевно-општествени дејци кои се предмет на неговиот интерес, тој вклучува и двајца Мијаци - еден од првите автори на граматика на македонски говор, владиката Партениј Зографски, и еден од првите автори на повеќејазични речници – Ѓорѓија или Ѓорго Пулевски, обајцата од Галичник.

Во годините што следуваат, Конески ќе го прошири фокусот на својот научнички интерес во овој домен и на повеќемина дејци од доцната преродба, меѓу кои и на личноста и делото на Исаија Радев Мажовски од Лазарополе. Студија за него, под наслов *Спомените на Исаија Мажовски,* објавува во 1951 г., во *Културен живот*, а истиот текст, заедно со уште неколку со слична тематика објавени во меѓувреме, е преобјавен во книгата *Македонскиот XIX век: јазични и книжевно-историски прилози* (Култура, 1986). Овој текст, колку што ни е нам познато, претставува прво запознавање на македонските читатели со автобиографската проза на Мажовски и, воопшто, со личноста и делото на оваа крупна фигура на доцната македонска преродба, со неговите *Спомени*. „Таа мала книшка, досега речиси непозната кај нас, не би требало да се пренебрегне од нашиот историчар. Некои факти изнесени во неа заслужуваат да бидат посебно испитани, но таа привлекува и со раскажувањето од кое, во сплетот на вистината и фантазијата, живо се буди ликот на еден наш стар и ‚паталец' и ‚гаталец'" (Конески, 1986:231), пишува Конески во воведните реченици на својот осврт, и се чини дека овие негови зборови запишани пред 60 години, во 1951 г., со кои тој им се обраќа на историчарите, како и денес да се сосема актуелни, затоа што и денес не знаеме многу повеќе од она што сме го знаеле за Мажовски тогаш, а и сè што досега е напишано за него, главно се потпира на неговите *Спомени* и тука застанува.

Но, кој бил „стариот паталец и гаталец" Мажовски? Што можеме уште еднаш да исчитаме од неговите *Спомени*? Исаија Мажовски бил многу интересна личност, авантурист и патриот, мечтател и дејател, русофил и, веројатно, руски агент! „Роден на 9 март, 1852 година, в село Лазарополе Дебърско Македония", стои на насловната страница на неговите *Възпоминания* објавени во Софија, во 1922 г. Основно училиште завршува во Лазарополе, по што заедно со браќата, три години го учи иконописниот занает. Престојува во манастирот Зограф на Света Гора, каде што се запознава со тогаш јеромонахот, а подоцна и егзархиски

митрополит во Охрид, Натанаил Кучевишки. Во 1867 г. Мажовски го придружува отец Натанаил на патувањето во Санкт Петербург, заради чествување на денот на светите Кирил и Методиј. Со австриски пароброд патуваат по Белото Море, па сѐ до Одеса, оттаму со воз за тогашната руска престолнина, каде што во Исакиевската соборна црква, заедно со многу претставници од сиот славјански свет, присуствуваат на Божествена литургија, по што во Царско Село, заедно со другите гости се примени од царот Александар II, кој држи торжествен говор во слава на поробените браќа Славјани. Во 1869 г. работи како градежен претприемач во Цариград, каде што се запознава со рускиот амбасадор, грофот Николај Игнатиев. Во 1871 г. се враќа во Лазарополе, насрчен од отец Натанаил да работи на изгонувањето на грчкиот владика Антим од Дебар. Но, владиката е побрз – го пријавува Мажовски на турските власти и тој е еден месец затворен во Битола. По излегувањето од затвор, Мажовски бега во Албанија, каде што со своите албански пријатели основа качачка дружина со која ги крстосува дебарските, прилепските и битолските села. Во една прилика ја ограбуваат и поштенската пратка од Кичево за Битола. Во 1878 г., по руско-турскиот мир и по султанската амнестија, по седумгодишно скитање низ планините се враќа во Лазарополе и се жени за Дунава, која нејзините родители неколку години порано не сакаа да му ја дадат. Истата година присуствува и на Албанскиот конгрес во Призрен (Призренската лига), како делегат од дебарскиот крај и како единствен македонски претставник. „Пламено посакував Албанија да се прогласи за независно кнежество, но и Македонија да добие независност, но, не се случи ни едното ни другото“ (Мажовски, 1922:14), пишува Мажовски. Во 1885 г., кога во Русија се чествува 1000-годишнината од упокоението на светите Кирил и Методиј, повторно е на пат за Санкт Петербург. Во Букурешт се среќава со рускиот амбасадор, Михаил Хитрово, поранешен руски конзул во Битола и со негова помош, патувајќи со пароброд преку Браила и преку Одеса, стигнува до Санкт Петербург, каде што, по препорака на неговиот стар познаник, грофот Игнатиев, во „величественіот“ дворец“ во Царско Село, примен е во аудиенција кај рускиот цар, Александар III, кому му врачува своерачно напишана молба од името на Македонците од Западна Македонија. Царот му подарува 400 рубли и му ветува руска помош за ослободување на сите Славјани поробени од Турците. По враќањето во хотелот каде што е сместен, Исаија Радев Мажовски ги крева рацете кон небото и прошепотува: „Ти благодарам Боже, милостив Господи, затоа што ме удостои да се видам и да разговарам со најголемиот светски император, со славниот покровител на словенството, кој свечено ми вети дека ќе ја избави мојата татковина – убавата Македонија од турското ропство“. (Мажовски, 1922:21). Во 1888 г., без пасош, илегално ја минува турската граница за повторно со помош на рускиот амбасадор во Букурешт, Хитрово, во Киев, да присуствува на големото Славјанско собрание по повод 900-годишнината од покрстува-

њето на Русите, како единствен претставник од Македонија, за разлика од Србија и Бугарија, што се претставени со големи делегации, во кои учествува врвот на нивната тогашна општествена сцена. На паробродот „Рицар“ кој плови по реката Дњепар, пред мноштвото важни гости – словенофили, Исаија Радев Мажовски држи вдахновена реч на „славянско-македонско наречие“ (Мажовски, 1922:26), која ја завршува со зборовите: „Го молиме Бога да ги надари храбрите руски орли, да летнат низ воздухот и да ја прекријат цела Македонија, да ги изгонат змиите отровници и немилосрдните ѕверови, да ги уништат тешките вековни железни вериги, да ја ослободат вековната турска робинка Македонија. Да живее великата и славна Русија, да свети руската златна круна како сонцето на небото во век и веков. Амин!“. Од Киев, преку Црно Море и Дунав, доаѓа во Софија, каде што се среќава со претседателот на првиот македонски комитет, мајорот Паница, со Димитар Ризов и со други офицери Македонци, како и со претседателот на Бугарската влада, Стефан Стамболов и од нив добива задача да замине во Албанија, со цел да ги придобие албанските првенци за заедничка борба за ослободување на Македонија и на Албанија од Турците. Тие години постојано снове на релација Албанија - Македонија - Бугарија, а во Софија на преговори води еден од албанските првенци – Малич Зејнелов. Оттаму, заедно со Малич Зејнелов и со бугарскиот претставник, Боне Георгиев, патуваат преку Србија до Белград, преку Австрија и Далмација стигнуваат во Ријека. Оттаму, по Јадранско Море до Дубровник, па преку Драч до Тирана, на средба со албанските првенци. По средбата, заедно со Боне Георгиев и со Албанецот Мустафа Зејнелов-Нело заминуваат за Лазарополе, со цел да стигнат во Софија. Но, во Лазарополе се поткажани и уапсени од турските власти, по што се спроведени во дебарската зандана, каде што се подложени на распит. Оттаму, во Битолскиот затвор, каде што поминуваат 18 месеци, по што Исаија Радев Мажовски е осуден на шестгодишна казна затвор, од кои одлежува три во Беаз-Кале во Адана, Мала Азија. Ослободен по султанската амнестија, во 1894 г. патува од Адана преку Тарс и Измир до Цариград, а оттаму со брод до Бургас, па до Софија. Во 1895 г. се враќа во Лазарополе. Повторно е сослушуван од турските власти, а кога дознава дека дебарските бегови се подготвуваат да го убијат, заминува во Албанија, кај своите пријатели. Тие му предлагаат да се пресели во Албанија, но Мажовски љубезно ги одбива и во 1896 г. заминува за Бугарија, за Софија. Следната 1987 г. повторно е во Русија, повторно му носи своерачно напишана молба на царот „от македонския старославянски православен народ от Дебър и Кичево (Македония)“ (Мажовски, 1922:43), во која го моли да се застапи пред султанот, во Дебар да биде назначен егзархиски владика. Новиот цар Николај II ја разгледува молбата и го испраќа Мажовски на состанок на Светиот Синод на Руската православна црква, каде што му даваат помош за пет селски цркви во мијачкиот крај, меѓу другите и за црквата „Св. Ѓорѓија“ во Лазарополе.

По враќањето од Русија, Мажовски се занимава со трговија и со градежништво, во 1899 г. си го прибира и семејството во Бугарија, во Плевен, од каде што го помага востанието од 1902 г. За русофилскиот став на Мажовски најдобро зборува дијалогот воден во Софија во 1901 г. со претседателот на Македонскиот врховен комитет, Борис Сарафов. Откако Сарафов му вели на Мажовски дека Русија не сака ни да чуе за Македонија, Мажовски му одговара: „Ние денонос́но треба да работиме и да ја молиме Русија и ако нè избркаат на едната врата, треба да влеземе преку другата". (Мажовски, 1922:49). Во 1908 г., по Младотурското востание, Мажовски заминува за Македонија и за Албанија да агитира против Младотурците, по што, во 1909 г., Албанците навистина се креваат против хуриетот и против новата младотурска власт. Така, со 1909 г. завршува автобиографската проза на Мажовски, напишана на негова седумдесетгодишна возраст и објавена во Софија, во 1922 г., на бугарски јазик, под наслов *Възпоминания на Исаия Радев Мажовски*.

Опишува „стариот паталец и гаталец" Мажовски во своите *Спомени* и многу други интересни случки и личности, наведува повеќе народни „старовремски" песни и преданија за македонските цареви Каран, Александар Велики и Филип, царицата Солуна-девојка, Болен Дојчин и за доаѓањето на св. апостол Павле во Македонија, преку наводите од некоја албанска стара латинска историја и преку кажувањето на некој стар солунски Евреин, го толкува потеклото на Античките Македонци и доаѓањето на Словените на Балканот, итн. За потеклото на Александар Македонски е дециден: „великият и силен македонски славянски цар Алекса". (Мажовски, 1922:15). Како и повеќемина други македонски преродбеници од XIX век, и Мажовски е многу конфузен во поглед на терминологијата со која ја одредува националната припадност на Македонците. Така, во *Спомените* ги употребува речиси сите тогаш актуелни можни комбинации, што за него претставуваат синоними: „българския славянски народ", „славяно-българския народ в Македония", „славянският македонски народ", „македонският славянски народ", „македонски славяно-български народ", „македонския българо-славянски народ", „македонски славяни", „славяно-българите македонци", „българо-славянските македонци", „македонските славяно-българи", но и „славянска Македония" и „славянско-македонско наречие". Сепак, Мажовски прави јасна разлика помеѓу Македонците и другите балкански народи: „Само македонските българо-славяни се преселени на Балканският Полуостров од многу старо време, пред Грците, Романците, Българите и пред Србите". (Мажовски, 1922:22), и на друго место: „Българите, сърбите, македонските българо-славяни, са всички от едно племе, от великото и славно славянско племе и са дошли в страните които обитават от Русия". (Мажовски, 1922:22). Мажовски умира во 1926 г. во селото Угрчин во Бугарија, додека со својата тајфа работи на устројувањето на селската црква, а таму е и погребен.

И, се разбира, една личност со ваков профил, не можела да не го предизвика интересот на научник од калибарот на Блаже Конески, дотолку повеќе што Конески, како литературен историчар и македонист, покажува особен интерес за епохата на Преродбата. Сите погоре набројани детали не можеле да му избегаат на проникливото око на Конески, па така, тој во својот осврт за *Сйомениѿе на Исаија Мажовски*, кого на повеќе места го именува како македонист, ќе забележи: „Но покрај податоците за себе, Мажовски ни ги излага во својата книшка и познанијата што ги имал за македонската историја. Тие негови излагања не стануваат помалку важни и интересни за нас со тоа што претставуваат заправо нешто како сказна. Напротив, преку нив можеме многу арно да се запознаеме со оние претстави за нашето минато што живееле кај нашите луѓе во XIX век“ (Конески, 1986:235-236); и на крајот на освртот: „Книшката на Мажовски ни дава засега најголема можност да проследиме по кои патишта, со какви комбинации на различни елементи се стигнало до онаа претстава за македонското минато што во нашиот народ живее, предавајќи се преку песни и приказни од татко на син“. (Конески, 1986:238)

Сепак, иако како научник Конески е заинтересиран пред сѐ за оние елементи од книгата на Мажовски што се дел од колективната меморија и се однесуваат на народното именување и на тогашните сознанија за македонската историја, „тоа што во нив македонскиот народ уште од далечни времиња се изделува како посебен словенски народ што дури пред сите јужнословенски народи се населил на Балканот“ (Конески, 1986:236), постои еден дел во *Възпоминания на Исаия Радев Мажовски*, што е многу личен, со фантазмагорични елементи, кој го предизвикал вниманието на Конески како уметник, како поет. Тој дел самиот Мажовски во поднасловот го именувал како *Привидение на Исаија Радев Мажовски во Дебарскиоѿ заѿвор, во 10 часоѿ ѿреѿпладне.* (Мажовски, 1922:34) Токму во овој фрагмент се испреплеле научничкиот и уметничкиот порив на Конески, што резултирало со создавањето на песната со долг наслов: *Видение на Исаија Радев Мажовски од Лазороѿоле во Дебарскаѿа зандана на 8 јануари 1889 во десеѿ саатоѿ ѿреѿпладне*. (Конески, 1989:20-21)[1] Песнава е објавена во збирката песни *Злаѿоврв*, во 1989 г., по што можеме само да се запрашаме дали песната е настаната 38 години по првата средба на Конески со *Сйомениѿе на Исаија Мажовски*, 1951 г., кога го пишува споменатиот осврт, или, пак, песната е напишана порано од 1989 г., но Конески сакал да ја објави токму на стогодишнината од настанот опеан во песната (1889-1989).

[1] Интересно е што Конески во насловот, а и подолу во песната, го употребува оригиналното, локално име на селото Лаз<u>о</u>рополе, а не официјалното Лаз<u>а</u>рополе, што го користи Мажовски во неговите *Сйомени*. Во наредните изданија на песната стои Лаз<u>а</u>рополе. Интересно е и што Мажовски, во *Сйомениѿе* е потпишан како Мажо<u>в</u>ски, а не Мажоски, како што гласи оригиналното презиме на неговиот род.

Но, како дошло до тоа да се сретнат науката и уметноста? „Некои мислат дека поезијата, интуитивното познавање, може да ја замени науката. Јас во тоа не верувам. Поезијата си има свој домен, науката си има свој домен. Тоа е мое уверување. Но, тие домени не се со ѕид преградени. Тука има интеракција, заемно проникнување“. (Андреевски, 1991:214) Така вели Конески, кој, за т.н. „откривање на песната“, во прочуениот есеј *Еден опит*, објавен во *Стари и нови песни* (1979), образложува дека како нуклеус на песната може да послужи „некоја изрека, ненадејно поврзување на зборовите во конкретна животна ситуација, рудиментиран податок обележан со емоционален набој (...). Се друго е авторски коментар, што треба да го истакне уметничкиот потенцијал на тој исказ, барајќи му рамки што ќе го одделат од нивото на рудиментарен податок, како што опковот, со рамките што ги наоѓа, треба да го истакне блесокот на бесценетиот камен“. (Конески, 2008:344)

Најверојатно, така настанала и песната што е предмет на наш интерес. Како „рудиментиран податок обележан со емоционален набој“ послужил извадокот од *Спомените* на Мажовски, а понатаму, поетскиот коментар ја дообликувал песната што е резултат од симбиозата на научничкиот интерес и творечката фантазија на Конески. Конески и на други места зборува за својата поетска практика, потенцирајќи дека најчесто тргнува од нешто конкретно: „Јас нешто во реалноста забележувам. Или самиот јас, независно од опсервациите на другите, или придржувајќи се кон опсервациите на другите“ (Андреевски, 1991:217), за потоа да ја изврши селекцијата, изборот на детали што му се нужни за уметничко, нијансирано обликување на текстот. „Е, од тука трга создавањето на песната, од тој момент на фиксирање релевантни податоци. Тоа е за мене една способност на јасно согледување, интуитивно согледување на тоа што е битно во ситуацијата. И што може да се сврзе со едно универзално значење. Бидејќи песната сведена само на конкретен податок не е ништо. Таа треба да носи некаква поетска порака. Песната се создава со првиот збор, но таа е создадена дури кога ќе добиеме една порака што ги надминува како сума тие конкретни податоци, се јавува како една автономна значенска сфера“. (Андреевски, 1991:220)

Мажовски во првата реченица од *Привидението* вели: „На осмиот ден од месец јануари 1889 година бев сам, затворен во една соба на касарната, на вратата стоеше стражар, а самата врата беше отворена и бев седнал на една парталава рогозина, легнат на левата рака и гледав кон запад“. (Мажовски, 1922:34)

Конески, во првата строфа од неговото *Видение* (Конески, 1989:20) пее:

*Седев испружен на липа рогузина,*
*налактен на левата рока,*
*со десната цигар си паља*

*од манѓалот.*
*Гледав на запад.*
*„Тешко ти и ѓорко, Исаија",*
*си мисља,*
*„кој зноет шчо те чекат ушче!".*

Мажовски: „Пред мене имаше мангал и во десната рака држев запалена цигара и се бев замислил какво ли зло ќе нè стигне, но после си реков: 'како сака Господ, така нека биде; па со што сме ние подобри од светците Ѓорѓи и Димитриј, кои биле многу измачувани поради верата во Христа Спасителот и за доброто на народот'". (Мажовски, 1922:34)

Конески:

*После си реков со умот:*
*„Ами свети Ѓорѓија, ами свети Димитрија,*
*не биле души? И шчо извиделе, и шчо истрѓале,*
*и животта ја дале*
*за Ристоса!"*

Во понатамошното свое прозно излагање, Мажовски соопштува дека веднаш штом ги помислил тие мисли, пред него се појавил 30-годишен човек, облечен во зелено, кој го прашал од што стравува. Мажовски, во согласност со својот христијански светоглед, му одговорил дека не стравува за себе и дека ја очекува волјата Господова, туку дека му е жал што оставил млада жена со четири мали дечиња во непријателски раце. Непознатиот му возвраќа: „Јас дојдов кај тебе, за да ти кажам да не се плашиш. Над нас има Господ и сè е во негови раце, но ќе трпиш маки". Кога Мажовски го запрашува таинствениот посетител како го пуштила стражата, тој одговара дека стражата не може да го види, по што си заминува, а Исаија Мажовски останува повторно сам во затворот, со цигарата в рака. „Тоа видение наполно ме охрабри и изгони секаков страв од моето срце и сега веќе од ништо не се плашев", (Мажовски, 1922:34) со овие зборови го завршува Мажовски својот извонреден опис на *Привидението*.

Конески отсекогаш се интересирал за народното творештво: песната, приказната, преданието, митот. Неретко на овие мотиви тој им пристапува со јазик на народен раскажувач и со чувство на современ поет, креирајќи фингирана традиционалистичка нарација. Истовремено, како научник, лингвист, негов домен на интерес се јазиците, дијалектите, тајните на зборот. Па, така, во неговата поетска лабораторија, што се гледа и од *Видение*, се амалгамираат сите овие интереси за да се преточат во извонредна песна, која палимпсестно се гради над прозната хипотекстуална предлошка, односно првообразец, според Конески. Конески во *Видение* ја ресемантизира и ја ревитализира епохата на Мажовски, прида-

вајќи ѝ нова естетичка, но истовремено и културно-историска и национална вредност. Преку мешањето на фактите и на фикцијата, преку поетската имагинација, автобиографската, историска проза на Мажовски се доживува како трансисториска, надлична. „Тешко е да се претстави, а камоли да се прикаже, сложеноста на една таква јазикотворечка лабораторија. Од комбинирањето на идеите, од вкрстувањето на содржините се оди до ситни подробности во поврзувањето на фонетскиот и на лексичкиот материјал, сето тоа сообразно со потребата за искажување на колективот и на авторот во дадено време, која во еден миг како до фокус доведува до откривањето на песната“ (Конески, 2008:342), пишува Конески во *Еден опит*.

*Тоīа се иреīсīави иред мене*
*мож*
*речи īриесеīīодишен,*
*воин*
*во зелена облека.*

*- Шчо си се уфилил, Исаија? -*
*ūраша.*
*- Таке и īаке, Госиодине!*
*- Не бери īајле, Исаија!*
*Имаū Госиод над нас.*
*Ќе īрīаш моки, за īрīање,*
*ама и куріул имало за īебе.*
*Таке да знoeш!*

*Прибрав душа,*
*зедов здив,*
*īрīнав од циīароū.*

Се разбира, во согласност со својата одамна утврдена поетика, особено кога третира теми поврзани со митот и со историјата, Конески останува верен на неговиот наративен, баладичен стил, така што *Видение* можеме слободно да ја окарактеризираме како современа балада. „Всушност, Конески нема песна без идеално структурирана фабула. Фабулата кај него е оној недоминлив агенс на опсервација каде што зборовите се сложуваат во една согласна целина“ (Андреевски, 2002:23), заклучува Петре М. Андреевски. Токму така, песната на Конески следи една серија настани, има и изградени ликови (Мажовски и непознатиот посетител чиј идентитет се открива во последниот стих), како во прозно дело. Нејзиниот тип на исказ е метонимиски (лирско-епски), во онаа смисла во која, повикувајќи се на Роман Јакобсон и на неговата позната дихотомија метафоричен/метонимиски пол, пишува Венко Андоновски. „Некој не е

склон кон метафора по својата психофизичка природа (...); има писатели што се служат со метонимија. Тоа е еден тип. Не бараат метафорични украси“ (Андреевски, 1991:227), заклучува самиот Конески. „На Конески (...) апсолутно му е туѓ декларативниот патос, неумерено елоквентниот гест, метафоричкиот барок“ (Ѓурчинов, 1981:23), потврдува Милан Ѓурчинов. Борислав Павловски причината за ваквиот дискурс на Конески ја бара на друго место: „Неговите песни се формално совршени во класична смисла, зашто се след на логички премиси и заклучоци – поетски поенти со исклучителна поетска енергија на зрачење. Сентен-циозноста е делумно израз на научничкиот дискурс што тежнее кон дефинициско структурирање на фрагментарните феномени во песната - идеја -порака“. (Павловски, 2002:219)

*- Ами како влезе овде*
*низ т̄ољку ст̄ражи,*
*Госӣодине?*

*- Мене не моеш̄ никој да ме видиш̄.*
*Слег̄ов на коња*
*од Лазороӣоле*
*долу низ Врт̄ешка.*
*Сег̄а т̄ребет̄ назад да се врат̄а*
*брг̄о-брг̄о,*
*дур не дог̄ледала Дунава т̄воја*
*от̄у ме немат̄ на иконат̄а.*

*И г̄о снема.*

*Тог̄а ми т̄екна*
*от̄у беше свет̄и Ѓорѓија злат̄ен.*

Песната во целост ја следи наративната схема на автобиографската проза на Мажовски. Би можеле овде да наброиме многу елементи од каталогот на својства кои оваа песна ја карактеризираат како интертекст: експлицитен цитат, монтажа, колаж, ресемантизација (преосмислување), препознавање, сродност, филијација, алузија, асоцијација, итн., но, најголем доказ за ова тврдење е нејзиниот интерес за книжевен текст од минатото, за книжевната традиција. „Книжевноста е реставрирање на традицијата, ревизија, допишување или преосмислување на веќе напишаното, магична обнова, ренесанса, актуализација, конфликт меѓу илузијата на автентичност на новите дела и нивната поврзаност со традицијата и веќе напишаното“ (Ќулафкова, 2002:223-224), потенцира Ката Ќулафкова, инсистирајќи на историчност, металитерарност и интерлитерарност на книжевните дела.

Песната *Видение*, освен насловот кој е во трето лице, е испеана во прво лице, односно лирскиот субјект или лирското јас всушност е Исаија Мажовски, кој самиот ги соопштува настаните што му се случуваат. Ефектот на автентичност така е поголем, а тоа несомнено го знаел и Конески и затоа се определил да го задржи јас-исказот на Мажовски од *Спомените*. Покрај тоа, теоријата на фантастичната книжевност е децидна дека фантастичните дела изгледаат поубедливо доколку нивната нарација е во прво лице, затоа што така се создава впечаток на реално искусување на настаните за кои се зборува. „Соопштувајќи ги во монолошка форма, задржувајќи нешто од народното прикажување, од неговата непосредност, едноставност, во неговите исповеди треперат тајните и многузначни слики што ги создава зборот...“. (Матевски, 1981:13)

Песната *Видение* на Конески има уште еден многу карактеристичен елемент, а тоа е нејзиниот јазик. Таа е палимпсест кој актуализира народен говор. Имено, таа е испеана на мијачки дијалект, на истиот оној дијалект на кој зборувал и Мажовски. Тоа е она „славянско-македонско наречие“ на кое вдахновено говори Исаија Мажовски на паробродот „Рицар“ на Дњепар, пред собирот на словенофилите. Самиот Мажовски своите *Възпоминания* ги пишува на бугарски јазик и тие досега не се преведени на македонски, така што преку песната на Конески, Мажовски конечно и во пишувана форма проговори на својот мајчин јазик - македонскиот и на својот роден говор – мијачкиот дијалект.

*Видение*, се разбира, не е прва песна на Конески која третира лик од македонското митско или историско минато. Теми и субјекти на Конески биле и Марко Крале, Болен Дојчин, Карпош, Сирма војвода, војводата Блаже Биринчето, Даме Груев, Гоце (Делчев), Пере (Тошев) и Даме (Груев) во *Девственици*, потоа Григор Прличев, Рајко Жинзифов, Никола Вапцаров, Коле Неделковски, Кочо Рацин, Борка Талески, па Косте Зограф и фотограф, Петре Гарка Филипович и Макарија Фрчковски, Лазар Личеноски и Никола Мартиноски, итн. Не треба ни да спомнуваме дека сиве овие песни, вклучително и *Видение на Исаија Радев Мажовски...*, се многу далеку од романтичарско-сентименталниот израз. „...јас кон темата на татковината и на нашите претходници во создавањето на таа татковина не пристапувам апстрактно, од гледна точка на тоа дека се работи за некаква историска, државноправна целост и за нешто што нѐ задолжува со свој кодекс, и спрема кое треба со должноста на граѓани да се однесуваме. За мене тоа е многу конкретно согледување на индивидуалната судбина на културно-творечките личности (...). Судбината на тие личности е особено интересна. И, дури е особено интересна смислата на нивната акција“ (Андреевски, 1991:312-313), вели Конески. Слично размислува и еден друг поет, Матеја Матевски, кога пишува за поезијата на Конески: „...Поразот и подвигот на неговите претходници се строго негови, до идентификација, па затоа и толку сугестивни, соопштени како за себе, па затоа се и наши, и човечни, и

универзални. Доживувањето на поетот е силно, горко сложно, соопштувањето е спокојно, мирно, без гласни зборови и самодопадливи гестови. Неговиот стих е толку сигурен, и суверен што не му се потребни никакви декоративни паради“. (Матевски, 1981:12) И критичарот Александар Спасов се согласува со ваквата констатација: „Нашиот поет постојано ја чувствува судбинската поврзаност на сегашните генерации со светлите ликови од македонското минато и ја истакнува, на начин наполно туѓ на стандардната, реторична патриотска лирика, величината на нивниот животен и творечки подвиг“. (Спасов, 1981:65) Оттаму, песната *Видение* можеме да ја сметаме и како уште еден голем прилог на Блаже Конески кон исправањето на неговото „згазено племе“, автентичен прилог кој несомнено го збогатува културниот трезор, колективната меморија на Македонците. Ќулафкова тоа го нарекува „...стратегијата на интимизација со колективот преку приопштување на маркантните места на неговата меморија“. (Ќулафкова, 2002:223)

Од друга страна, ако тргнеме од констатацијата на Влада Урошевиќ, дека „нашата критика, расположена најчесто да ги истакнува светлите, а да ги запоставува темните страни во едно книжевно дело, главно премолчуваше дека Конески е поет во чие дело темните тонови се очигледно доминантни (...). За сите што знаат да читаат поезија, Конески испакнува како еден голем поет на човечкиот пораз“ (Урошевиќ, 2002:192), тогаш би требало да се истакне дека таа констатација не важи за *Видение на Исаија Радев Мажовски...*, затоа што оваа песна, која лебди во меѓупросторот меѓу физиката и метафизиката, ја презема атмосферата на вера и надеж која е присутна и во првообразецот, во хипотекстуалната предлошка – „св. Ѓорѓија Златен“ (кој, патем, заедно со св. Илија е светец-заштитник на Лазорополе; спореди со „св. Никола Златен“ во песната *Св. Никола*) останува да бдее над „старите паталци и гаталци“ - Мажовски и Конески.

ЛИТЕРАТУРА:

Алиу, А. 2002. Достоинствена осаменост. *Сӣудии и оӡледи за Конески*. Скопје: Фондација за македонски јазик „Небрегово“.

Андоновски, В. 2002. Зошто најубавите песни на Конески се „долги“. *Сӣудии и оӡледи за Конески*. Скопје: Фондација за македонски јазик „Небрегово“.

Андреевски, П. М. 2002. Поетското писмо на Блаже Конески. *Блаже Конески (1921-1993)*, Скопје: Неделник „Старт“ и Фондација за македонски јазик „Небрегово“.

Андреевски, Ц. 1991. *Разӡовори со Конески*. Скопје, Култура.

Бошковски, Ј. 1981. Песна проста и строга. *Разӡледи*, 1.

## Излезни забелешки

Темите со кои Конески настапуваше на меѓународните собири, конгреси и семинари (ги имаме предвид и неговите предавања на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во континуитет од почетокот на семинарот па до почетокот на 80-тите години) денес се особен интерес на лингвокултурологијата, исто како што се од особен интерес и на актуелните пристапи кон темата за современите литературни словенски јазици.

Конески, впрочем, во почетокот на статијата „Афирмацијата на македонскиот јазик“ (1965) пишува „Погледнато на поширок план обособувањето на нашиот народ и на нашиот литературен јазик се јави како последна етапа од процесот на националната еманципација на Јужните Словени“, а статијата „Македонскиот литературен јазик“ (1993) ја започнува со реченицата „Македонскиот литературен јазик ја доживеа својата кодификација пред неполни педесет години, како последен во редот на словенските национални литературни јазици“. Општественополитичките промени во последната деценија на минатиот век, па и во почетокот на овој век, во извесна смисла упатуваат и на редефинирање на јазичната ситуација во словенскиот свет, па и на статусот на националните литературни јазици. Во тој контекст, проучувањата на Конески даваат широка основа врз примерите од историјата на македонскиот писмен и литературен јазик да се согледаат определени промени во современите литературни јазици, не само на социолингвистичко, туку и на структурно рамниште, особено во врска со дејствувањето на факторите на морфолошкиот развој на јазиците, теза што Конески своевремено ја актуализира во лингвистиката, имено, на Конгресот во Прага во август 1968 година.

НАГЛЕДНА ЛИТЕРАТУРА:

Конески, Блаже, Афирмацијата на македонскиот јазик, Литературен збор, год. XII, бр. 3, с. 1-8

Конески, Блаже, „Диференцијација и поларирација на морфемите во македонскиот јазик“, Реферати на македонските слависти за VI меѓународен славистички конгрес во Прага, Библиотека „Литературен збор“ 2, Скопје 1968, с. 29-35

Конески, Блаже, „Традиционалните елементи и иновациите во јазикот на македонската народна поезија“, Реферати на македонските слависти за VII меѓународен славистички конгрес во Варшава, Библиотека „Литературен збор“, Скопје, 1973, с. 45-50

Конески, Блаже, „Факторот на традицијата во развитокот на словенските литературни јазици во XIX и XX век, Реферати на македон-

ските слависти за VIII меѓународен славистички конгрес во Загреб – Љубљана, Македонски славистички комитет, Скопје 1978, с. 35-42

Конески, Блаже, „Македонскиот литературен јазик“, во: Реферати на македонските слависти за XI меѓународен славистички конгрес во Братислава, МАНУ, МСК, Скопје 1993, с. 9-31

*Добрила Миловска*

# СЛУЖБАТА И ЖИТИЕТО НА СВ. ЃОРЃИ КРАТОВСКИ СПОРЕД *АВТОГРАФОТ* НА ЃУРО ДАНИЧИЌ

*Автографо*т на Ѓуро Даничиќ, под сигнатура IV д 120 денес се чува во Архивот на ХАЗУ. Текстот содржи 149 листа, напишани на хартија (370 X 215 мм).

Житието на св. Ѓорѓи Кратовски, како и неговата служба се содржани во Зборник, пред 1676-Белград, бив. Народна библиотека бр. 23. Зборникот е изгорен за време на бомбардирањето на Белград, во 1941 година. Од ракописот не се сочувани никакви снимки, освен описот на Љ. Стојановиќ[1]. Покрај Описот во науката се сочувани и две важни статии за маченикот, од кои едната ја објави Ѓ. Даничиќ, а другата Ст. Новаковиќ. Имено, во 1866 година овој ракопис беше опишан и објавен (фрагментарно) од страна на Ѓ. Даничиќ[2], а една година подоцна текстот на службата и житието ги објави С. Новаковиќ[3]. Според двајцата автори ракописот потекнувал од XVII век. Многу подоцна, Димитрија Богдановиќ[4] изврши корекција во датирањето на ракописот и истиот го помести како ракопис што настанал пред 1676.

Освен службата и житието на кнез Лазар, како најдрагоцени за нашата книжевна наука ги сметаме текстовите на *Службата и Житието* на Св. Ѓорѓи Кратовски. Во житието на светецот се соопштува дека св. Ѓорѓи Кратовски бил жив изгорен за христијанската вера во 1515 година, на 18-годишна возраст.

Горе наведените текстови на службата и житието зборуваат покрај другото и за нивното авторство. Во науката со голема сигурност се тврди дека автор на службата и житието на светецот е поп Пејо, книжевник кој живеел при крајот на XV и првите години на XVI век. Името *Поп Пејо*

---

[1] Љ. Стојановић, Каталог Народне библиотеке у Београду, IV, Рукописи и старе штампане књиге, Београд 1903, бр. 484(23), с. 344-345.

[2] Đ. Daničić, Sv. Đurađ Kratovac mučenik XVI vijeka, Književnik 3 (1866), 302-307.

[3] С. Новаковић, Служба и живот светога Ђурђа Кратовца, Гласник Српског ученог друштва 21 (1867), 97-156.

[4] Д. Богдановић, Житије Георгија Кратовца, Зборбник историје књижевности, књ. 10, Београд 1976, с. 209.

првпат се срекава во Канонот на Службата на Ѓорѓи Кратовски: : **Попь Пеıа тебѣ приноситъ Гешргїе**[5].

Имајќи го во предвид фактот што Житието и Службата на св. Ѓорѓи Кратовски се однесуваат на наш, македонски маченик од периодот на турското ропство факсимилски го издаваме Автографот на Ѓуро Даничиќ, кој денес како што рековме погоре се чува во Архивот на ХАЗУ, под сигнатура IV д 120

[5] Прашањето за авторството на житието на Ѓорѓи Кратовски станува дискутабилно кога се трага по потеклото на овој книжевник. Динеков (П. Динековъ, Софийски книжовници презъ XVI вѣкъ. Поп Пѣйо, София 1939) смета дека поп Пејо потекнувал од Софија и дека истовремено бил и воспитувач и заштитник на младиот кратовчанец. Подоцна, други проучувачи на неговото дело утврдиле дека во случајов се работи за презвитер од с.Трново. Ова мислење се потпира на пронајдениот натпис на западните врати во с. Трново, со потекло од XVI век.
Најновите проучувања на оваа проблематика во извесна смисла ги обединуваат двете тези. Се смета дека селскиот презвитер поп Пејо и софискиот учител Пејо се една и иста личност, односно дека поп Пејо од с. Трново со својата сопруга Пројка се преселил во Софија, заради многу логичната миграција село-град.

Dobrila Milovska

# THE SERVICE AND THE HAGIOGRAPHY OF ST. GEORGI OF KRATOVO ACCORDING TO THE AUTOGRAPH OF GJURO DANICHICH

*(Summary)*

This article deals with the Autograph of Gjuro Danichich, which is preserved in the Archives of the Croatian Academy of Sciences and Arts in Zagreb, under the signature IB d 120. The Autograph of Gjuro Danichich, composed of 6 pages on paper of 370x215 mm in size, contains the description of the Collection of manuscripts, which since 1676 has been held in the National Library in Belgrade, under No. 23. The Manuscript No. 23 from the National Library in Belgrade, apart from other texts, contains both the Hagiography and the Service of St. Georgi of Kratovo.

*Радица Никодиновска*
*Руска Ивановска-Наскова*

# ПОЕТОТ И ЛИНГВИСТОТ НУЛО МИНИСИ ЗА ПОЕТОТ И ЛИНГВИСТОТ БЛАЖЕ КОНЕСКИ

Во 2007 година во издание на МАНУ е објавена книгата *Блаже Конески: йоеш и ґрамашичар* од Нуло Миниси. Овој лингвист, поет, книжевен критичар, долгогодишен ректор на Универзитетот „Ориентале" во Неапол, надворешен член на МАНУ и искрен вљубеник во македонскиот јазик, се осврнува на делото на својот драг колега и пријател Конески. Станува збор за исклучителен труд, единствен од ваков вид напишан од странски автор за Конески. Книгата, чиј преведувач е еден од авторите на ова излагање, Радица Никодиновска, претставува опстојна и темелна студија за капиталното дело на Конески, *Грамашикаша на македонскиош лишерашурен јазик*. Миниси, и самиот поет и лингвист, низ еден исклучително густ, стручен и длабок дискурс, кој не остава простор за одмор ниту за читателот, а уште помалку за преведувачот, ја образложува својата теза дека токму поетската интуиција му помогнала на Конески да ги донесе клучните одлуки во конципирањето на Граматиката на македонскиот литературен јазик.

Оваа идеја, претставена изолирано и извадена од нејзиното природно лежиште некој би можел да ја протолкува површно и погрешно како тврдење дека главните лингвистички трудови на Конески се плод на Конески – поетот. Никој, а особено таков познавач на делото на Конески каков што е Миниси, не би стоел зад такво тврдење. Веднаш кога ќе ја отвориме Граматиката на македонскиот јазик, пред нас се исправа ерудитот Конески кој вредно ги чита старите ракописи, минуциозно бележи податоци од разни студии, неуморно се инспирира од народната, но и од свежата македонска литература. Тоа е Конески – лингвистот. Сето тоа го има предвид Миниси. Сепак, според него, главните заклучоци во врска со особеностите на македонскиот јазик, клучните резови ги прави сечилото на Конески – поетот. Како го објаснува тоа Миниси? Или, ако сакаме да го воопштиме прашањето, каква е врската која, според Миниси, постои меѓу науката и поезијата во делото на Конески?

Во обидот да дадеме одговор на овие прашања, ќе се осврнеме на погледите на Миниси, претставени во неговата студија, но и на размис-

лувањата на Конески за врската меѓу науката и книжевноста, изложени во есеите: „Еден опит“ (1990a), „Архитектонскиот принцип“ (1990b) и „За македонската литература“ (1990c), во кои се има впечаток дека Конески остава простор за едно вакво толкување на биномот поет и лингвист.

Во нашата потрага по одговорите ќе го земеме како појдовна точка поимот „поетска интуиција“. Што се подразбира под поимот „интуиција“ и каква е нејзината улога во поетското творење? Миниси, во својата студија, не се задржува на нејзиното расветлување од овој аспект. Размисли за природата на овој феномен наоѓаме, пак, кај Конески кога говори за неговото поетско искуство или, како што тој го нарекува, „поетски опит“:

> *„Повеќе пати сум говорел за откривањето на песната, за тоа дека песната повеќе ја откриваме отколку што ја пишуваме. ....за мене лично сето почна од едно реално доживување, од еден вид чувствена сензација. По извонредно леснатата импровизација на некои текстови („Тешкото“, „Стерна“ и др.) одеднаш бев обземен од чувство дека јас песната всушност не ја пишувам, ами ја откривам. Веднаш се јави во мене мислата дека не е можно да сум јас првиот што доживеал таква сензација и, потоа, дека целата појава бара рационално објаснување.“* (1990a: 256-257)

И самиот Конески, во својата потрага по примери на поети и уметници со слично искуство, го препознава ова чувство во описот на големиот Микеланџело кој вели дека скулптурите суштествуваат во самиот необработен камен и дека задачата на скулпторот е да ги „ослободи“ и да им даде живот (1990a: 259). Но, истовремено, на Конески му е совршено јасно дека на самиот чин на откривање на песната му претходи една друга етапа која се одвива во самиот поет и во колективот, фаза на акумулирање, вриење и зреење на идеите, на содржините и на самиот јазик која кулминира во создавањето на песната. Тоа е рацио-налното објаснување до кое доаѓа Конески:

> *Тешко е да се претстави, а камоли да се прикаже, сложеноста на една таква јазикотворечка лабораторија. Од комбинирањето на идеите, од вкрстувањето на содржините се оди до ситни подробности во поврзувањето на фонетскиот и лексичкиот материјал, – сето тоа сообразно со потребата за искажување на колективот и авторот во дадено време, која во еден миг како до фокус доведува до откривањето на песната.* (1990a: 258)

Во тој чин на фокусирање, на изострување на погледот, на вдахновување кој се случува во самиот поет, токму во тој миг прозвучува песната. Таа е спој на сите елементи за кои зборува Конески: во неа секој

глас, секој збор, секоја идеја има точно утвредено место и сè е во хармонија. Интуицијата е насетување, откривање на овој совршен склоп на елементи. Според Конески, за да стане збор за вистинска песна, а не за експеримент, поетот мора да ја запише точната низа на гласови и зборови. Нема простор за компромис, нема простор за случаен избор во вистинската уметност. Поетската интуиција го подразбира токму тоа: поетот насетува и повлекува рез издвојувајќи ја единствената песна од сите можни комбинации на јазикотворечката лабораторија за која Конески говори. Значи, интуицијата е насетување, откривање кое оди длабоко до суштината на нештата.

Природно, имајќи ја предвид темата на ова излагање, се навраќаме на основниот проблем: врската меѓу вака дефинираната поетска интуиција и лингвистичката активност на Конески. Се префрлуваме на студијата на Миниси и ги бараме оние елементи кои ја поткрепуваат тезата на овој италијански лингвист, јасно формулирана во следниот негов цитат:

> *...Конески беше ѓолем македонски линѓвисѿ и ѓолем македонски ӣоеѿ. Линѓвисѿиѿе ѿреба да научаѿ: јазикоѿ ѿреба да се сфаѿи со инѿуиција, не на линѓвисѿ, ѿуку на ӣоеѿ, меѓуѿоа и на мноѓу вреден рабоѿник. Да ја наӣишеше македонскаѿа ѓрамаѿика некој друѓ, ќе немавме македонска ѓрамаѿика – ќе имавме сосема сӣроѿивна ѓрамаѿика, сӣоред некои ѿеории од ѓенералнаѿа и деформиранаѿа реѿорика, сӣоред шеми од лаѿинскаѿа или од францускаѿа ѓрамаѿика. Конески, со инѿуицијаѿа на умеѿник и со инѿелиѓенција на линѓвисѿ, знаеше да му ѓо даде на македонскиоѿ јазик неѓовиоѿ висѿински изѓлед.*
>
> (цит. во Поговорот на Т. Стаматоски на книгата од Н. Миниси *Блаже Конески – ӣоеѿ и ѓрамаѿичар*, 2008 : 92)

Кои се пак тие особености кои, според Конески, му го даваат „вистинскиот изглед“ на македонскиот јазик? Миниси прави опсежна и темелна анализа на *Грамаѿикаѿа*, на нејзината архитектура и на нејзините основни елементи за да дојде до одговорот на ова прашање. Интересна е перспективата од која Миниси ѝ приоѓа на Граматиката: најнапред, од аспект на лингвист со многу широки типолошки познавања, но и од аспект на лингвист чиј мајчин јазик е италијанскиот кој, како што е познато, во својот развој се оддалечува од својот латински корен. Имајќи го предвид ова, разбирливо е зошто Миниси ги разгледува одлуките на Конески низ една типолошка призма и зошто си ја поставува задачата да ги идентификува оние особености на македонскиот јазик кои му го даваат неговиот вистински идентитет: од една страна оние кои се типични за словенските јазици, а од друга страна оние кои укажуваат на тоа дека македонскиот јазик, во одредени аспекти, отклонува од својата словенска матрица.

Ќе се осврнеме накусо токму на последниве одлики на македонскиот јазик кои Конески јасно ги формулира и образложува во *Граматиката* и во *Историјата*, а Миниси ги издвојува и претставува во својата студија. На фонетско рамниште истакнати се следните појави: целосно губење на опозицијата тврди и меки вокали, исклучително периферниот вокализам, фиксниот акцент, возобновување на палаталните оклузиви. Од морфолошки аспект централно место зазема појавата на изразување на синтаксичките функции во реченицата не со морфолошки, ами со лексички средства, потоа тројниот определен член, опозицијата определени-неопределени глаголи за која Миниси тврди дека претставува единствен случај во индоевропските јазици. Покрај овие особини, Миниси се задржува и на ред други фонетски и морфолошки решенија во нормирањето на македонскиот јазик, а во завршниот дел на книгата упатува и на посебноста на македонската лексика и потребата за нејзино подлабоко етимолошко расветлување.

Но, генијалноста на Конески, Миниси ја гледа и во тоа што, за разлика од граматичарите, кои се движат свртени station наназад и ја сметаат сегашноста како нешто статично и се обидуваат да ги комбинираат нејзините разнолични признаци во едно наметнато единство, тие не се во состојба да го надминат она што го наоѓаат пред себе, се поттикнуваат со реминисценции од минатото, се заплеткуваат во доктрината:

> „*Но не и Конески. Она што го движи е жарта и цврстата убеденост. Тој не се врти назад. Сегашноста, за него, не е статичност која треба да се организира. Неговата визија е отворена кон иднината, минатото и сегашноста не се пречка, туку му служат како материјал за обликување. Воведен во науката, Конески го користи своето стекнато образование, но не бара решенија во лингвистиката. Учен, Конески ја користи доктрината како инструмент а не како упатство, додека својата идеја за јазикот ја обликува без теориски предрасуди и без однапред дефинирани апстракции. Основоположниците на нов јазичен систем го дефинираат него за да го стават во рамки, за да му дадат обврзувачки правила со цел да утврдат однесувања во кои ќе ја фиксираат и иднината...*“ (2007: 14).

Самиот Конески, кога размислува за тоа како дошол до некои од овие сознанија за македонскиот јазик, вели дека во еден миг, кога работел на *Историјата на македонскиот јазик*, увидел поврзаност меѓу одредени појави кои ги сретнал во текстовите што ги проучувал (1990b: 306). Во друга прилика, пак, во есејот „За македонската литература“ тој се осврнува на улогата на литературата во овој процес на осознавање на јазикот. Имено, Конески говори за заемната спрега меѓу два паралелни процеси кои течат во времето кога тој ја пишува Граматиката: зреење на маке-

донската литература и формирање на македонскиот литературен јазик. Конески, како поет и лингвист, ја пронаоѓа таа врска во едно заедничко чувство кое го споделуваат македонските поети и писатели во тој период, опишано од Конески со следните зборови: *„Тоа е чувство на интимен допир со јазичната материја, чувство на податливост на јазикот, би рекол дури- на онаа галовност на говорот што нè обзема во својата полнота"* (1990с: 243). Основна задача, според Конески, која му претстои на македонското литературното творештво што зрее, не е врзана за содржината, ами за *„постигање на споменатото чувство на полнота и податливост на јазичната материја"* (1990с: 244). Македонскиот поет и писател во тој период, значи, го опипува, го осознава, го шири јазикот.

Јасно е сега како Конески-поетот нежно, но сигурно, ја напипува сушноста на македонскиот јазик и ја открива неговата основна артерија која ја сеќава насекаде: во народната поезија, во фиданките на современата книжевност, во македонските говори. Нејзината природа е типолошка. Македонскиот јазик е словенски јазик, но тој истовремено отклонува од својата база развивајќи, под влијание на балканската средина, особини кои се разликуваат од неговиот словенски корен. И нам, читајќи ја книгата на Миниси, нѝ станува јасно како Конески, додека ја пишува *Граматиката*, од ерудит, лингвист, научник – станува поет. Нема колебање кај Конески. Тој ја „открива" граматиката. Онаа граматика, која и покрај неговите скромни воведни коментари дека треба да се доработува, во тоа време и во тој контекст прозвучува како песна. Конески-поетот му дава глас на македонскиот јазик. Миниси, впрочем, многу остроумно ќе го регистрира тоа:

> *Конески, човек од науката, ја отфрла затворената концепција на лингвистите и се зафаќа со разгледување на проблемите на јазикот, во сите негови правописни и граматички особености, со жар и со интуиција на писател.* (2007 : 15)

Според Миниси, токму креативниот и отворен ум на поетот Конески е тој што ќе му ги отвори јазичните хоризонти на граматичарот Конески:

> *Ретко, дури и тогаш кога една нова нација го создава својот идентитет преку развивање на еден дамнешен јазик, една стандардизација не била толку отворена, толку проектирана кон иднината (...). И, кога еднаш ќе се сфати дека јазикот, за да добие приспособлива и вистинска форма, треба да биде сам од себе обновлив? Јазикот што се стандардизира треба да најде свој идентитет, своја сигурна форма како еден организам, да биде во состојба да еволуира и да се развива останувајќи своевидна* (2007 : 15).

Сосема природно се наметнува прашањето: како „звучи" Граматиката денеска? Не попусто велиме „звучи". Се разбира, од лингвистички аспект научното дело на Конески е продолжено, продлабочено, токму онака како што тој посакуваше... Но, како звучат пулсирањата на таа типолошка артерија на самобитноста на македонскиот јазик денеска, имајќи ги предвид предизвиците пред кои е исправен нашиот јазик? Граматиката повторно звучи, можеби повеќе од кога и да е, како песна во која секој збор и секој глас се на вистинското место.

И, на крајот, наместо заклучок, ќе се обидеме да го поставиме основниот предмет на излагањето на едно пошироко рамниште. Каква е врската воопшто меѓу науката и книжевноста? Дали се тие навистина толку спротивставени како што најчесто се мисли или, пак, меѓу нив суштествува некоја врска? Несомнено, станува збор за големи, суштински дилеми. Можеби некому ќе му се чини дека обидот да се говори за нив е неумесен, но сепак, кога ќе се постават во контекст на Конески, имаат смисла и му доликуваат. Без претензија да се даде категоричен одговор на овие прашања, можеме да заклучиме дека делото на Конески во својата севкупност дозволува да се говори за нив како за комплементарни, а не дијаметрални човечки активности кои делат барем два заеднички именитела: интуицијата, за која говоревме, и чувството за ред и логичка поврзаност меѓу нештата. Првиот принцип, иманентен на книжевноста, еве, го пронаоѓаме и во науката. Вториот, именуван од Конески како „архитектонски принцип", својствен пред сè на ригидниот научен метод, има несомен удел и во книжевната постапка.

Во овој контекст, италијанскиот писател Калвино вели дека неговиот став осцилира меѓу два пола: едниот, на заемно исклучување на книжевноста и науката и другиот, на нивна близина и соработка (1980: 186). За Калвино науката и книжевноста, и покрај разликите, можат да се стимулираат и да се хранат една со друга. Според него, книжевноста има потенцијал да го поттикне научникот, како што впрочем и видовме, и да му да ја даде потребната смелост да предложи екстремни хипотези и да дојде со тоа до посакуваната вистина. Од друга страна, науката може да му помогне на поетот, на писателот давајќи ѝ структура, строеж на неговата мисла. Кога Калвино размислува на оваа тема го има пред себе еден Галилеј во кој суштествуваат и се испреплетуваат двете вокации. Кога Миниси размислува на оваа тема, пред себе го има Данте, автор на *Божествената комедија*, но и автор на трактатот за италијанскиот народен јазик *De vulgari eloquentia.* Кога ние, сите ние, размислуваме на оваа тема пред нас го имаме Конески.

ЛИТЕРАТУРА:

Андреевски М., П., Вангелов, А., Спасов, Љ., Стаматоски, Т. (редакција) (2002) *Студии и огледи за Конески.* Скопје: Фондација за македонски јазик „Небрегово“.

Конески, Б. (1990a) „Еден опит“ во *Ликови и теми.* Скопје: Култура. стр. 253-266.

Конески, Б. (1990b) „Архитектонскиот принцип“ во *Ликови и теми.* Скопје: Култура. стр. 304-308.

Конески, Б. (1990c) „За македонската литература“ во *Ликови и теми.* Скопје: Култура. стр. 243-247.

Миниси, Н. (2007) *Блаже Конески: поет и граматичар / Blaže Koneski: poeta e grammatico*. Скопје: МАНУ.

Миниси, Н. (2001) „Блаже Конески и нормирањето на јазикот“. *Утрински весник бр.1022 16.10.2006.*

Стаматоски, Т. (2008) „Длабоко нурнување во македонството“. *Утрински весник бр. 2684 13.05.2008.*

Calvino, I. (1980) “Due interviste su scienza e letteratura” in *Una pietra sopra. Discorsi di letteratura e società.* Torino: Einaudi. p. 223-231.

Radica Nikodinovska
Ruska Ivanovska-Naskova

## THE POET AND LINGUIST NULLO MINISSI ABOUT THE POET AND LINGUIST BLAŽE KONESKI

*(Summary)*

In 2007 the Macedonian Academy of Sciences and Arts (MASA) published the book"Blaže Koneski: Poet and Grammarian" written by the prominent Italian linguist, poet, literary critic and associate member of MASA, Nullo Minissi. The aim of this article is to highlight Minissi's idea that the poetic intuition of Koneski played a crucial role in defining his position of the main conc

*Lilianna Miodońska*

# JAKIEJ NARODOWOŚCI BYŁ ALEKSANDER WIELKI? – MACEDOŃSKO – GRECKI SPÓR O WŁADCĘ

## 1. Dawna świetność i współczesne realia

*Wczoraj jest dziś na świecie postawą uniwersalną. Gdziekolwiek by pojechać, w każdym kraju ludzie będą chlubić się tym, gdzie to ich przodkowie kiedyś się zapędzali. Ta świadomość jest ludziom widocznie potrzebna, może nawet – coraz bardziej potrzebna. (...) tu musi działać jakieś prawo rekompensaty. Dawniej było na świecie luźno i jeśli jakiś naród poczuł nagle, że musi się poszerzyć, to w tym poszerzaniu mógł zajść całkiem daleko. Weźmy imponujące poszerzenie Rzymian. Spójrzmy, jak wspaniale poszerzyli się Mongołowie. Jak poszerzyli się Turcy. Czy można nie podziwiać, jak rozszerzyli się Hiszpanie? Nawet Wenecja, mała przecież, a jakie sukcesy w poszerzaniu.*

*Dzisiaj poszerzanie jest trudne i ryzykowne, z reguły kończy się zwężeniem i dlatego narody muszą kompensować instynkt szerokości poczuciem głębokości, to znaczy sięgać w głąb dziejów, żeby dowodzić swojej siły i znaczenia. Jest to sytuacja, w jakiej znalazły się wszystkie małe narody, którym drogi jest pokój. Na szczęście, jeśli spojrzeć na dzieje ludzkości, okaże się, że każdy naród w tej czy innej epoce miał swój okres rozpierania i poszerzania, przynajmniej jedno patriotyczne wyładowanie, co pozwala dziś na zachowanie pewnej – co prawda względnej – równowagi psychicznej rodzaju ludzkiego. Albowiem poczucie głębokości pozwala narodom zachować godność bez uruchamiania instynktu szerokości.* [1]

Rozpatrując sprawy w tym kontekście, cóż dopiero powiedzieć o imperium macedońskim, które pod panowaniem Aleksandra Wielkiego sięgnęło od zachodniej Grecji do dzisiejszego Kaszmiru w Indiach, a młody władca, dzięki wieńczonym sukcesem podbojom, zapanował nad największym w dziejach terytorium. Niestety, nie przetrwało ono długo po jego zgonie, a rok 301 p.n.e., w którym została rozegrana bitwa pod Ipsos pomiędzy pretendentami do sprawowania władzy, oznaczał kres macedońskiego państwa.

Historia Macedonii, w porównaniu z innymi krajami, jest wyjątkowo skomplikowana i równocześnie tragiczna. Państwo to ze względu na swe

[1] R. Kapuściński, *Imperium*, Biblioteka Gazety Wyborczej, Warszawa 2008, s. 55.

centralne położenie na Półwyspie Bałkańskim znajdowało się od zawsze na skrzyżowaniu głównych szlaków komunikacyjnych i handlowych. Konsekwencją takiego geopolitycznego usytuowania było pozostawanie w centrum uwagi zarówno państw ościennych, jak wielkich mocarstw, pragnących za wszelką cenę zdobyć panowanie nad tym newralgicznym regionem Europy.

Obecnie Republika Macedonii należy do niewielkich krajów naszego kontynentu[2], który proklamował swoje niezawisłe istnienie 17 listopada 1991 r., po ostatecznym rozpadzie Socjalistycznej Federacyjnej Republiki Jugosławii. Jednak na obecny kształt państwa oraz nurtujące je problemy wpłynęły wydarzenia z początku XX w. Po zakończeniu drugiej wojny bałkańskiej, w dniu 30 lipca 1913 r., doszło w Bukareszcie do podpisania traktatu pokojowego, w wyniku którego dokonano podziału terytorium Macedonii pomiędzy Bułgarię, Grecję oraz Serbię. Poczynione tam ustalenia zostały powtórnie usankcjonowane po zakończeniu I wojny światowej podpisaniem w 1919 r. w Neuilly-sur-Seine traktatem pokojowym z Bułgarią. Tym samym w Grecji znalazła się tzw. Macedonia Egejska, w Królestwie SHS, późniejszym Królestwie Jugosławii – Macedonia Wardarska, zaś w Bułgarii – Macedonia Pirińska. Niewielka część terytorium macedońskiego znalazła się w utworzonym również w 1913 r. państwie albańskim, którego granice zostały wytyczone podczas konferencji londyńskiej. W konsekwencji w Serbii całkowicie znikło pojęcie Macedonii, gdyż wcielone w jej granice terytorium nazywano Południową Serbią (*Južna Srbija*), w Bułgarii i tak Macedończyków uważano za Bułgarów, zaś w Grecji pod żadnym pozorem nie można się było posługiwać językiem macedońskim w miejscach publicznych, gdyż spotykało się to z surowymi represjami.

Największa część Macedonii, bo ok. 51% jej terytorium, znalazła się w Grecji, zaś rząd grecki podjął intensywne starania, mające na celu zmianę charakteru etnicznego Macedonii Egejskiej. Osiągnął to drogą przeprowadzanych intensywnych przesiedleń. *Rezultatem wymiany ludności między Grecją i Bułgarią oraz Grecją i Turcją było osiedlenie się w Macedonii greckiej ok. 618 000 osób. Swe domy opuściło 130 000 Macedończyków, przesiedlając się do Bułgarii i Turcji. Niewielka ich liczba wyruszyła także do Królestwa SHS, mimo braku porozumienia o wymianie ludności miedzy Jugosławią i Grecją* [3] Miejscowa ludność została poddana intensywnym procesom hellenizacji. Jednym z jej elementów było przekształcanie dotychczasowych nazw słowiańskich i tureckich na greckie. Zajmowała się tym powołana do życia w 1919 r. Grecka Komisja do Spraw Toponimów, która w krótkim czasie dokonała znaczących zmian w zakresie nazw geograficznych, odwołując się np. do nazw antycznych lub imion władców starożytnej Macedonii. *Na przykład wieś Seljani (okręg Kavala) to Filipi, od starożytnego władcy Macedonii Filipa*

---

[2] Pod względem powierzchni Macedonia zajmuje wśród wszystkich państw świata 139 miejsce, zaś jej ludność liczy 2.045.000 mieszkańców. – źródło: Istituto Geografico De Agostini; dane dotyczące ludności według CIA, Word Gazetteer i Calendario Atlante De Agostini 2009.

[3] I. Stawowy-Kawka, *Historia Macedonii*, Wyd. Ossolineum, Wrocław 2000, s. 190-191.

*II, a miejscowość, w której urodził się Krste Misirkov – Postol – nazwano Pella.*[4] Zostało zabronione używanie języka macedońskiego w cerkwiach, a w 1936 r. rząd grecki wydał ustawę o hellenizacji imion i nazwisk.

Dla narodu macedońskiego najważniejsze były ustalenia poczynione podczas drugiego posiedzenia Antyfaszystowskiej Rady Wyzwolenia Narodowego Jugosławii (AVNOJ), które odbyło się 29.11.1943 r. w miejscowości Jajce. Podjęto wówczas decyzję o federacyjnym kształcie przyszłego państwa. Pozorną niezawisłość państwową Macedonia osiągnęła w dniu 2 sierpnia1944 r., kiedy postanowieniem Antyfaszystowskiej Rady Wyzwolenia Narodowego Macedonii (ASNOM) proklamowano utworzenie Ludowej Republiki Macedonii w ramach federacji jugosłowiańskiej, ogłaszając powstanie pierwszego niezależnego państwa macedońskiego. Jednakże nie było to równoznaczne z rozwiązaniem kwestii macedońskiej, gdyż zwycięskie mocarstwa, a również państwa bałkańskie, miały własne, nie zawsze zgodne koncepcje podziałów i sojuszy międzynarodowych.

Prawdziwa suwerenność osiągnięta ostatecznie w 1991 r. przyniosła państwu macedońskiemu całkiem nowe problemy, zwłaszcza natury wewnętrznej, związane przede wszystkim z jego wielonarodowościowym charakterem. Nie brak również spięć w kontaktach międzynarodowych, a przede wszystkim w stosunkach bilateralnych z Grecją. Pierwszy bardzo poważny zgrzyt nastąpił w kwestii nazwy Macedonii, pod którą została ona przyjęta w 1993 r. w poczet państw członkowskich ONZ. Wówczas Grecja zaprotestowała przeciwko przyjętej nazwie państwa „Republika Macedonii", wymuszając kompromisową, która po zmianie brzmiała „Była Jugosłowiańska Republika Macedonii" FYROM (Former Yugoslaw Republic of Macedonia). Roszczenia greckie dotyczyły również macedońskiej flagi. Początkowo jej projekt zawierał macedoński królewski symbol – gwiazdę z Kutlesz (Vergina). I tu rząd macedoński poszedł na ugodę, wprowadzając modyfikację narodowego symbolu. Nie koniec to jednak wymagań wysuwanych wobec młodego kraju przez jego południowego sąsiada. Ostatnie jednak sugestie odnoszące się do zmiany nazwy państwa na zaproponowaną przez amerykańskiego negocjatora z ramienia ONZ Matthew Niemitza „Północną Macedonię", stały się dla rządu macedońskiego niemożliwe do przyjęcia. Mimo iż Macedonia jako jedyna spośród krajów zachodniobałkańskich najusilniej dąży do zdobycia członkowstwa w Pakcie Północnoatlantyckim, stawiając je na pierwszym miejscu, nawet przed przystąpieniem do UE, to jednak wymóg, będący warunkiem *sine qua non* włączenia w struktury NATO, okazał się nie do zaakceptowania.

Ponadto grecki sąsiad uzurpuje sobie również prawo do macedońskiej historii, a zwłaszcza do jej najświetniejszej postaci, jaką był Aleksander Wielki. Kim zatem był ten władca największego w dziejach imperium – Macedończykiem czy Grekiem?

[4] I. Stawowy-Kawka, *Historia Macedonii*, Wyd. Ossolineum, Wrocław 2000, s. 192.

## 2. *Naprawdę wielki Aleksander* [5]

*Starożytność wydała wielu wybitnych zdobywców, ale żaden z nich nie osiągnął tyle, co Aleksander Wielki. Ten syn króla macedońskiego już za życia odbierał hołd należny półbogom, a wśród ludu krążyły o nim wprost mityczne opowieści.*[6] Tymi słowami rozpoczyna się tekst towarzyszący niecodziennemu opracowaniu filmowemu zatytułowanemu *Wyprawa Aleksandra Wielkiego*, poświęconemu niezwykłemu władcy. Ponad dwugodzinny film zawiera niezwykle ciekawy materiał dokumentalny, zebrany i opracowany przez grupę naukowców amerykańskich i australijskich, w której skład weszli: prof. William Murray – University of South Florida, prof. Brian Bosworth – University of Western Australia, prof. Peter Green – University of Iowa oraz archeolog Peter Woodward. Obraz omawia szczegółowo życie i dokonania władcy od momentu, w którym macedoński król Filip II i jego syn Aleksander pojawili się na historycznej scenie w chwili, kiedy greckie państwa-miasta chyliły się ku upadkowi, a Ateny traciły swoją hegemonię. Persja zaś, będąca odwiecznym wrogiem Greków, umacniając swe pozycje, czekała na stosowny moment do rozpoczęcia wojny.

Macedończycy byli sąsiadami Greków. *Greckie polis patrzyły zawsze z góry na ten leżący na północy „barbarzyński kraj wieśniaków", ale w bezpośredniej konfrontacji z nim, zwłaszcza po niezwykle efektywnych reformach wewnętrznych, nie miały żadnych szans. Macedonia była uważana przez Greków za „nie-Grecję", mimo że stanowiła jej część i była rządzona przez dynastię, która wedle tradycji wywodziła się od greckiego bohatera Heraklesa.*[7] Filip II w okresie swego panowania w latach 382 – 336 p.n.e. sprawił, iż Macedonia stała się prawdziwą potęgą w południowo – wschodniej Europie, co osiągnął zręcznymi zabiegami dyplomatycznymi oraz zwycięstwami militarnymi. Po pokonaniu Traków władca skierował się ku Atenom. Do ostatecznej rozprawy z Grekami doszło w bitwie pod Cheroneą w 338 r. p.n.e. i datę tę uważa się za kres autonomii greckich miast-państw. Bitwa ta była również chrztem bojowym dla Aleksandra dowodzącego oddziałem 2,2 tys. jeźdźców ciężkiej kawalerii, który w zdecydowany sposób przyczynił się do macedońskiego zwycięstwa.

Dla rozstrzygnięcia problemu narodowości Aleksandra ważny jest moment objęcia przez niego rządów po niespodziewanej śmierci ojca w 336 r. p.n.e. Persowie usiłowali wykorzystać sytuację i wzniecić powstanie przeciwko nowemu władcy, próbując pomocą finansową przekupić greckie państwa-miasta. Dwudziestoletni władca okazał się bezlitosny wobec zdrajców. Najpierw uporządkował stosunki wewnętrzne w państwie, w następnej kolejności stłumił powstania trackie i iliryjskie, by w końcu wyruszyć przeciwko

---

[5] Z. Żbikowski, *Wyprawa Aleksandra Wielkiego*, [w:] *Wielka Kolekcja: Wojny, które zmieniły świat*, T. 8., Wyd. Edipresse Polska S.A., Warszawa 2009, s. 1.
[6] Loco cit.
[7] Ibidem, s. 5.

greckim buntownikom. *Następnie pokazał Grekom raz na zawsze, kto jest panem. Dwa tygodnie po wybuchu walk dotarł ze swoim wojskiem do Teb i zrównał kwitnące miasto z ziemią, oszczędzając jedynie dom poety Pindara. Mieszkańcy, którzy przeżyli, zostali sprzedani w niewolę. Ważnym argumentem dla Aleksandra na rzecz wymierzenia tak surowej kary był fakt, że Teby podczas wojen perskich – półtora wieku wcześniej – zawarły układ z Persami.*[8]

Jakim człowiekiem był Aleksander? Sukcesy w prowadzonych przezeń kampaniach wojennych świadczą o jego niewątpliwym geniuszu strategicznym. Odwagą i dawanym przez siebie przykładem zjednywał sobie serca podwładnych. Mir wśród żołnierzy zapewniała mu prosta zasada postępowania – nie wymagał od nich niczego ponad to, czego dokonywał sam. Swe cele realizował bez względu na liczbę ofiar. *W końcu najsilniejszą dla niego motywacją do podejmowania podbojów było powiększanie osobistej sławy i megalomańska wiara we własną boskość. Legły one u podstaw decyzji, które spowodowały śmierć nawet najlepszych przyjaciół i generałów.*[9]

Z takim osądem imperatora można dyskutować. Może raczej bardziej słuszne byłoby spojrzenie na tę postać okiem wielkiego Hegla, który twierdził w jednym ze swych wykładów, iż śledząc losy wielkich postaci historycznych powołanych na wykonawców woli ducha świata, dochodzimy do wniosku, iż *nie osiągnęli spokoju i zadowolenia, całe ich życie było pracą i mozołem, cała ich istota jedną namiętnością. Kiedy cel został osiągnięty, odpadają niby próżna łupina od jądra owocu. Umierają młodo, jak Aleksander, giną zamordowani, jak Cezar, zsyłani są na Św. Helenę, jak Napoleon.*[10] Również ich dokonania nie mogą podlegać standardowemu systemowi oceny, *(...) który dogadzając najlepiej zawiści stara się wnikać w tajniki duszy, by wyjaśnić pobudki czynów i przedstawić je w postaci tak subiektywnej, że w końcu wydaje się, iż wszystkie czyny były wynikiem małych lub wielkich namiętności, wynikiem jakiejś „pasji", a sprawcy ich ze względu na te namiętności i pasje nie byli ludźmi moralnymi. Aleksander Macedoński pobił znaczną część Grecji, a następnie Azję, a więc powiadają, „był żądny" podbojów. Działał jedynie z żądzy sławy i z żądzy podbojów, a dowodem, że takie były pobudki jego działania, jest to właśnie, iż przedsiębrał czyny, które przyniosły mu sławę. Iluż to bakałarzy już nie wykazywało, że Aleksander Wielki, że Juliusz Cezar kierowali się takimi namiętnościami i dlatego byli ludźmi niemoralnymi!*[11] Wielki filozof przestrzega przed sposobem oceny wielkich tego świata okiem zwykłego śmiertelnika. *Psychologowie tacy żerują głównie na życiu prywatnym wielkich postaci historycznych i na tym, co ich charakteryzuje jako ludzi prywatnych. Każdy człowiek musi jeść, pić, ma przyjaciół i znajomych,*

---

[8] Z. Żbikowski, *Wyprawa Aleksandra Wielkiego*, [w:] *Wielka Kolekcja: Wojny, które zmieniły świat*, T. 8., Wyd. Edipresse Polska S.A., Warszawa 2009, s. 8.

[9] Ibidem, s. 1.

[10] T. Kroński, *Hegel*, [w:] Hegel, *Wybór pism, O kamerdynerach historii, Wykłady z filozofii dziejów*, Seria *Myśli i Ludzie*, Warszawa 1966, s. 176.

[11] Ibidem, s. 177.

*podlega uczuciom i chwilowym porywom. Dla kamerdynera nikt nie jest bohaterem, mówi znane przysłowie, które uzupełniłem w ten sposób (a Goethe powtórzył to w dziesięć lat później), że nie dlatego, by ten nie był bohaterem, lecz dlatego, iż tamten jest kamerdynerem. (...) Osobistości historyczne, obsługiwane w dziejopisarstwie przez takich psychologicznych kamerdynerów, niedobrze na tym wychodzą; ściągają ich oni z wyżyn, sprowadzają do poziomu, a nawet o parę szczebli poniżej poziomu moralnego owych przenikliwych znawców ludzkiej duszy.*[12]

Młody władca postanowił realizować plany swojego ojca, które miały na celu ostateczne rozprawienie się z odwiecznym wrogiem – Persją, a pokonanie Dariusza III stało się celem nadrzędnym. Jego imperium rozciągało się od dzisiejszej Turcji po Afganistan i od Egiptu po Uzbekistan, a broniła go potężna armia 20 tys. kawalerzystów oraz 20 tys. najemników, z których – na co warto zwrócić uwagę – większość była Grekami, podobnie jak jeden z dowodzących armią wodzów – Memnon.

Do pierwszej konfrontacji doszło podczas niezwykle zaciętej i krwawej bitwy nad rzeką Granikos w 334 r. p.n.e., zakończonej zwycięstwem Aleksandra, który bez przeszkód zajął zachodnie wybrzeże Azji Mniejszej. W tym momencie warto wspomnieć o stosowanej przez młodego wodza strategii. Typową formacją wojska macedońskiego była kawaleria, rekrutująca się spośród posiadaczy ziemskich wspierających rodzinę królewską. Natomiast wojska greckie walczyły w oparciu o piechotę, która zamykała linię wroga, a o losach bitwy decydowała zwykle kawaleria. Filip II i Aleksander zmienili tę taktykę, doskonaląc zmiany wprowadzone przez tebańskiego wodza Epaminondasa, propagującego harmonijne użycie wszystkich rodzajów broni. Utworzyli oni słynną falangę macedońską, którą stanowiło do 16 rzędów żołnierzy maszerujących w szyku zwartym, uzbrojonych w kopie – sarisy, których długość liczyła do 7 m. Na polu walki współpracowali oni z doskonale wyszkoloną jazdą.

Świetnie przygotowana taktyka walki sprawiła, iż wojska Dariusza zostały rozgromione, ponosząc ogromne straty. Wtedy również Aleksander bezlitośnie rozprawił się z greckimi najemnikami, których 2 tys. dostało się do macedońskiej niewoli. Skuci kajdanami zostali wysłani do macedońskich kopalni kruszców *jako odstraszający przykład dla każdego Greka, który ośmieliłby się walczyć „przeciwko własnej ojczyźnie".*[13] Jednak rok później Dariusz z ogromną armią zdecydował się wziąć odwet za poprzednią porażkę i pod Issos, w pobliżu obecnej Syrii, doszło ko kolejnego starcia, w którym na Aleksandra uderzyła dwukrotnie większa liczebnie armia perska. Również tym razem w boju uczestniczyło m. in. około 30 tys. greckich najemników. I to starcie zakończyło się macedońskim zwycięstwem, a ścigany przez kawalerię

[12] Loco cit.

[13] Z. Żbikowski, *Wyprawa Aleksandra Wielkiego*, [w:] *Wielka Kolekcja: Wojny, które zmieniły świat*, T. 8., Wyd. Edipresse Polska S.A., Warszawa 2009, s. 10.

Dariusz zdołał umknąć tylko dlatego, że Aleksander pośpieszył na pomoc zagrożonej falandze.

Dalszym celem w zwycięskim pochodzie macedońskiego władcy były miasta fenickie leżące na wybrzeżu Morza Śródziemnego, stanowiące oparcie dla perskiej floty. Na swej drodze napotkał jednak na poważny opór ze strony Tyru. Tu jednak Aleksander dowiódł swego uporu, wręcz determinacji w pokonywaniu przeszków w drodze do zwycięstwa. Oblężenie miasta trwało siedem miesięcy, podczas których Macedończycy wykazali się niebywałym samozaparciem i niekonwencjonalnymi rozwiązaniami strategicznymi. Najważniejszym z nich było zbudowanie grobli prowadzącej przez cieśninę, umożliwiającej przedostanie się do miasta drogą lądową, eliminując tym samym zagrożenie ze strony bardzo silnej floty przeciwnika.

Po wyjątkowo okrutnym rozprawieniu się z pokonanymi obrońcami Tyru, Aleksander wyruszył do Egiptu, w którym znalazł się w 332 roku p.n.e. Został powitany jako wybawiciel państwa spod rządów perskich. Oczekiwały go tam tylko tytuły i zaszczyty. Podobnie jak faraonowie, został ogłoszony synem Ra oraz królem Dolnego i Górnego Egiptu.

Tymczasem Dariusz wzmocnił wystarczająco swe siły, by myśleć o kolejnej konfrontacji ze zbliżającym się Aleksandrem, którego wojska przeprawiły się przez Eufrat. Obóz perskiego władcy znajdował się na wschód od Tygrysu na równinie, której kraniec wieńczyło wzgórze *w kształcie garbu wielbłąda, który Persowie nazywają Gammalu. Z tego powodu starcie tytanów miało przyjąć nazwę bitwy pod Gaugamelą (nazwa została zniekształcona przez Macedończyków).*[14] Do bitwy doszło w 331 r. p.n.e. i mimo nowego rodzaju broni zastosowanej przez Dariusza, którą były rydwany zaopatrzone w kosy, siejące spustoszenie w oddziałach macedońskich, zwłaszcza wśród konnicy, Persowie przegrali i tym razem. Jednak Dariusz, któremu i tym razem udało się umknąć z pola walki, dalej pozostał niepokonany. Najważniejsze było jednak to, że imperium perskie praktycznie należało już do Aleksandra.

Rozpoczął marsz na Persepolis, zatrzymując się po drodze w Babilonii. Zawładnął miastem Suza, które wraz ze swymi bogactwami poddało się Macedończykowi. Podążając tzw. Traktem Królewskim i po rozdzieleniu wojsk na dwie części, sam napotkał odziały perskie, z którymi doszło do starcia przy Wrotach Suzyjskich. I tym razem szczęście sprzyjało Aleksandrowi. Niemal znalazł się w pułapce, która jednak okazała się ostatecznie zgubna dla przeciwnika. Po pokonaniu tej przeszkody Persepolis wraz ze swymi niezmierzonymi bogactwami należało do niego.

Aleksander Macedoński ugruntowywał swoją władzę, nie zapominając jednak o śmiertelnym wrogu Dariuszu. Na wieść o siłach perskich ruszył natychmiast w pogoń za umykającym wodzem. Niestety, zdradzony przez swoich generałów Dariusz, został przez nich śmiertelnie ugodzony sztyletem. W ten sposób Macedończykowi nigdy nie udało się go schwytać, ale srogo

---

[14] Z. Żbikowski, *Wyprawa Aleksandra ...*, s. 17.

zemścił się na sprawcach tego mordu, oddając w ten sposób hołd swemu długoletniemu przeciwnikowi.

Mogłoby się wydawać, że Aleksander osiągnął już wszystko. Nic bardziej mylnego. Skierował swe wojska wzdłuż rzek Helmand i Tarnak, poprzez Hindukusz do Baktrii, by później stłumić powstanie w najbardziej na północ położonej satrapii Sogdianie. Zaś w 327 r. p.n.e. wyruszył w od dawna planowaną wyprawę do indyjskiego Pendżabu. W maju 326 r. p.n.e. doszło do kolejnej krwawej bitwy nad rzeką Hydaspes z siłami księcia Porosa. Wtedy po raz pierwszy wojska Aleksandra starły się ze słoniami bojowymi w armii przeciwnika. Tutaj również po raz pierwszy doszło do buntu podwładnych macedońskiego wodza, który jednak udało mu się zażegnać, a bitwa zakończyła się kolejnym sukcesem imperatora. Warto zaznaczyć, iż starcie nad brzegami Hydaspes jest uważane za jego największy wyczyn militarny. Swe wojska kierował dalej na wschód. Maszerował wzdłuż podnóża Himalajów, poszukując krańców ziemi. *Nad rzeką Hyfasis miejscowy książę przekazał zaskakującą wiadomość: tu nie ma krańca świata. Przeciwnie, w odległości dwunastu dni marszu w dolinie Gangesu zaczynało się nowe, potężne królestwo.*[15] Na dalszą wyprawę nie zgodzili się jednak oficerowie Aleksandra, odmawiając dalszego marszu. Mimo to udało mu się w 325 r. p.n.e. dotrzeć do ujścia Indusu do Oceanu Indyjskiego. Rok później rozpoczął się powrót do ojczyzny przerywany także kolejnymi bitwami. Władcy udało się dotrzeć do Babilonu, w którym po krótkiej chorobie zmarł.

Biorąc pod uwagę dokonania imperatora, będące rezultatem jego gruntownego wykształcenia, rozbudzonej lekturą ciekawości świata i chęci jego odkrywania, ambicji, kunsztu strategicznego, niebywałej odwagi i umiejętności dowodzenia, a tym samym postępowania z ludźmi, trudno odmówić Aleksandrowi Macedońskiemu przydomka, którym historia obdarza tylko najznamienitsze postaci – **Wielki**.

## 3. Czyj zatem Aleksander – macedoński czy grecki?

W filmie *Wyprawa Aleksandra Wielkiego* zostały wykorzystane teksty greckich i rzymskich historyków oraz pisarzy, wśród których znaleźli się: Diodor Sycylijski (I w. p.n.e.), Quintus Curtius Rufus (I w. n.e.), Plutarch z Cheronei (I/II w. n.e.) oraz Arrian Flawiusz (I/II w. n.e.). Każdy z nich zajmował się dziejami Aleksandra Macedońskiego i w dziełach przez nich pozostawionych dla potomnych nigdzie nie znalazł się ślad, który by go nazywał Grekiem.

Również w towarzyszącym filmowi opracowaniu, będącym rezultatem badań wspomnianych wcześniej naukowców, tylko w jednym miejscu napotykamy na określenie towarzyszących wielkiemu wodzowi żołnierzy jako „grec-

[15] Ibidem, s. 21.

kich": *Ugruntowując swoją władzę nad rozległym imperium perskim, Aleksander zapuszczał się coraz dalej na wschód. Kolejne kampanie wojenne wystawiły żołnierzy jego armii na ekstremalne warunki klimatyczne – od upalnej pustyni po lodowate góry. Po przybyciu do Indii, gdzie wszystko było inne, oszołomiony* ***grecki*** *wojownik rozglądał się wokół ze zdumieniem.*[16] Biorąc pod uwagę kontekst wypowiedzi, należy epitet ten traktować wyłącznie w kategoriach stylistycznych, w których użyta synekdocha pełni funkcję *pars pro toto.*

Podobna sytuacja dotyczy innych opracowań wykorzystanych w niniejszym artykule. Hegel, pisząc o Aleksandrze Wielkim, mówi o nim zawsze jako o Macedończyku. Obok wspomnianego wyżej testu, w *Wyborze pism* niemieckiego filozofa znajduje się jeszcze jeden fragment poświęcony stosunkom grecko – macedońskim, wykluczający utożsamianie obu narodowości: *Życie ateńskie tak osłabło i państwo stało się bezsilne wobec wrogów zewnętrznych dlatego, że duch Aten był duchem w sobie rozszczepionym. W konsekwencji Ateny stały się zależne od Sparty, po czym nastąpiło ostatecznie zewnętrzne podbicie państw greckich przez Macedonię.*[17], zaś w *Słowniku mitów i tradycji kultury* pod hasłem „Aleksander Wielki (Macedoński)" znajduje się m. in. następujący zapis: *syn Filipa II Macedońskiego i Olimpiady, ur. 356 r. p.n.e. w Pelli, wychowanek Arystotelesa, król macedoński od 336. Wymógł na państwach greckich obranie go naczelnym wodzem wyprawy na Persję, rzekomo dla wyzwolenia miast gr. w Azji Mniejszej, a w istocie dla zdobycia całego cywilizowanego Wschodu. (...) Aleksander nie był Grekiem, ale Macedończykiem (...).*[18]

Podobne stwierdzenia można znaleźć we wszystkich innych opracowaniach encyklopedycznych i słownikach historycznych. Trudno zatem byłoby zmieniać fakty i przypisać Aleksandrowi Wielkiemu greckie pochodzenie.

## 4. Uwagi końcowe

Analizując historię stosunków macedońsko – greckich od starożytności do chwili obecnej, trudno się dziwić niektórym greckim poczynaniom. Pisał o tym D. Stefanija: *Nierozwaga doprowadziła do tego, że imię zaciekłego greckiego nieprzyjaciela z północy nosi lotnisko w Salonikach – „Macedonia". Ujarzmiciel Greków Aleksander Wielki, a wiadomo, że był Macedoński, patronuje największemu placowi w tym mieście. Obecnie Grecy się go nie boją, ale zawłaszczając barbarzyńcę, powinni się przynajmniej wstydzić. Macedoński królewski symbol – gwiazda z Kutlesz (Vergina) – stała się symbolem greckiej dumy. W ten sposób greccy macedonofobi stali się macedonofilami. Od Hella-*

[16] Z. Żbikowski, *Wyprawa Aleksandra ...*, s. 20.

[17] T. Kroński, *Hegel*, [w:] Hegel, *Wybór pism, Sokrates i los tragiczny, Wykłady z filozofii dziejów*, Seria *Myśli i Ludzie*, Warszawa 1966, s. 176.

[18] Wł. Kopaliński, *Słownik mitów i tradycji kultury*, Wyd. PIW, Warszawa 1985, s. 27-28.

*dy po Bizancjum aż do nowożytnej Grecji słowa „Macedonia" i „Macedończyk" były unikane, poniżane, nawet zabraniane. Jeśli ta nazwa jest Grekom tak droga, dlaczego nie miałoby się nią posługiwać sąsiednie państwo, które nie ma innej nazwy, aniżeli Macedonia.*[19]

Pozostaje jedynie mieć nadzieję, iż Grecy zrewidują swoje poglądy i przestaną sobie uzurpować prawo do najwspanialszej postaci historycznej Macedończyków, która zawsze pozostanie ich chlubą. Dzięki swym dokonaniom Aleksander przeszedł do historii dziejów. *Był wychowany na Homerze, który zaszczepił mu ideał bohatera szukającego chwały w walce, „w życiu krótkim, lecz pełnym sławy", na wzór Achillesa, a radości w namiętnych przyjaźniach i hucznych biesiadach.*[20]

Lilijanna Miodonska

## WHAT WAS THE NATIONALITY OF ALEXANDER THE GREAT? – A MACEDONIAN-GREEK CONFLICT RELATED TO WIELDING POWER

*(Summary)*

The real sovereignty that was reached in 1991 brought brand new problems to the Macedonian nation; above all of interior nature, connected with the multinational character of Macedonia. There are also clashes in international contacts, particularly in the bilateral relationship between Macedonia and Greece. The first very serious clash took place with reference to the name Macedonia, under which the country was admitted into the group of United Nations in 1993. The Greek claims were also connected with the Macedonian flag. Nevertheless, the latest suggestions for changing the name of the country into "Northern Macedonia" that was proposed by Matthew Niemitz, an American negotiator acting on behalf of the United Nations, were unacceptable for the Macedonian government. Moreover, the Greek neighbour also claims the right to the Macedonian history, above all to the finest figure of Macedonia – Alexander the Great. So, who was that ruler of the biggest empire in history – a Macedonian or a Greek?

Antiquity yielded numerous outstanding conquerors, but none of them reached so much as Alexander the Great. The son of a Macedonian king was paid a godlike tribute during his life. What is more, there were mythical stories about him spread by the people. Due to his accomplishments, Alexander was placed in the history of time and nothing can change the fact that he was a Macedonian. We are left with hope that Greeks will revise their views and will stop claiming their right to the most eminent historical figure of Macedonians, the figure that Macedonia will always be proud of.

---

[19] D. Stefanija, *Graeca fides, nulla fides*, [w:] *Społeczne dylematy Europy*, Toruń 2009, s. 16.
[20] Wł. Kopaliński, *Słownik mitów ...*, s. 27.

*Лилјана Гушевска*
*Наташа Котлар–Трајкова*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА БУГАРСКАТА ПРОПАГАНДА ВО МАКЕДОНИЈА ВО ВТОРАТА ПОЛОВИНА НА XIX ВЕК

Во рамки на своите обемни истражувања на македонската литература и на македонскиот писмен јазик во периодот на XIX век, Блаже Конески зафаќа редица историски прашања кои подоцна подробно се разгледуваат во македонската наука. Токму затоа целта на овој прилог е да се проследи Конески како еден од првите македонски проучувачи по ослободувањето што прави задлабочена анализа на дејствувањето на културно-просветните и на црковните пропаганди на почвата на Македонија.

На XIX век Конески се задржува уште во своето предавање *Македонската литература и македонскиот литературен јазик*, одржано на Скопскиот универзитет, а потоа и испечатено со користење на актуелниот правопис[1]. Во овој преглед на развојот на македонскота литература од XIX век, па сè до ослободувањето, Конески укажува на разорното дејство на пропагандите. Меѓу другото, тој вели: „Во последните десетлетија од 19 век, Егзархијата ја држеше здраво контролата над просветата во Македонија. Таја не ги допушта ни учебниците, составени од Шапкарев на македонски со единствена безлобна цел да им помогне на децата, дека не го разбирале добро бугарскиот јазик“[2].

Интересот за XIX век очигледно го поттикнал Конески за релативно кусо време добро да го проучи споменатиот период, па како резултат на тоа во 1949 г. се појавува неговата книга *Македонските учебници од 19 век. Еден прилог кон историјата на македонската преродба*[3]. Но она што го привлече нашето внимание во оваа студија не е

---

[1] Б. Конески, *Македонската литература и македонскиот литературен јазик*, Предавање држано на Скопскиот народен универзитет, Издавачка книжарница „Култура“, Скопје, 1945.

[2] Истото, 30.

[3] Б. Конески, *Македонските учебници од 19 век. Еден прилог кон историјата на македонската преродба*, Издава Главниот одбор на Нар. фронт на Македонија, Скопје, 1949. Истата книга е преиздадена во 1959 г. (*Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век*, второ издание, Институт за национална историја, Скопје 1959) и во 1969 г. (како дел од *Избраните дела во седум книги*, поточно во книгата *За македонскиот литературен јазик*, „Култура“, Скопје, 1967), со извесни измени во содржината, но кои

конкретното проследување на учебникарската дејност во именуваниов период, туку извонредната интуитивност на Конески да ги посочи токму суштинските процеси, елементи и пројави. Тој јасно истакнува дека тоа проследувањето на учебниците не може да се задржи само на нивното разгледување од јазичен и од педагошки аспект, туку и на тоа „што открива појавата на тие учебници за нашиот национален развиток накај половината од минатиот век и малку подоцна“[4]. Токму затоа Конески го следи овој проблем на еден поширок општествено-историски план, зашто, како што вели тој, „што ќе му остане друго на пр. на човек кој главно се интересира за нашата културна историја во 19 век, освен сам да си изгради претходно најопшта претстава и за економската и за политичката историја на нашиот народ во даденото време?“[5]

Во таа насока, Конески, зафаќајќи се со оваа тема неколку години по ослободувањето, од една страна ја чувствува празнината во дотогашното проучување на овој период во македонската историска наука, која е во зародиш, а од друга страна, пред себе ги има сознанијата на историчарите од соседните држави, кои стотина години station наназад конструираат различни „научни“ истории за Македонија. Тој е свесен за тежината на задачата што си ја поставил, па забележува: „Ние не можеме за две-три години да ја расееме сета таа магла низ која треба да се пробиваш до вистината, како низ темничиште до небесната ведрина на изгревот. Ние не можеме за две-три години да создадеме целосен и вистински научен разработен курс на нашата историја. Но таа работа можеме и мораме да ја почнеме неодложно, во името на денешниот наш народен развиток, борејќи се да се искоренат погрешните претстави и предрасуди за македонското минато, создадени од шовинистичката историографија“[6].

Но оваа негова студија не е само обид во тој поглед туку претставува и вистински водич низ XIX век, каде што се посочени основните пунктови што треба да се проучат во дадениот момент, но уште повеќе во иднина. Во оваа пригода ние ќе се задржиме само на оние аспекти што се однесуваат на бугарската пропаганда во Македонија и наметнувањето на бугарското име, зашто едно внимателно нејзино исчитување отвора и редица други прашања за кои нашата наука сè уште должи одговор.

наместа се доста индикативни. Во таа смисла, и промената на насловот е значајна, зашто во преден план се става македонската преродба. Исто така, во поновите изданија цитатите се наведуваат на оригиналниот јазик, за разлика од она од 1949 г., каде што се дадени во превод на македонски јазик. Цитатите во овој прилог се дадени според изданието од 1959 г. Инаку, англиското издание направено според она од 1959 г. гласи: *Towards the Macedonian Renaissance*, Skopje, 1961.

[4] Б. Конески, *Кон македонскаш̄а ӣреродба*, 1959, 5.

[5] Истото, 6.

[6] Во второто издание овој пасус е исфрлен, но останува неговото согледување дека е разбирливо што сè уште постојат „празнини и неизјаснетости“ во тогашната македонска историска наука. В.: Б. Конески, *Македонскиш̄е учебници од 19 век*, 1949, 4.

Со истата аргументираност со која застанал во одбраната на македонскиот јазик по неговата кодификација, Конески спори со произволностите што ги продуцира тогашната историска наука. Притоа, тој тргнува од искажувањето на бугарскиот историчар Христо Гандев, кој во својата *Кратка българска история* од 1947 г., меѓу другото, пишува дека „'... през епохата на българското възраждане населението на тази област (на Македонија, н.б.) живееше общия български живот и само се смяташе за част от българския народ'"[7]. Одличното познавање на конкретната проблематика се гледа во тоа што Конески на овие искажувања за „бугарштината" на Македонците им ги спротивставува оние на познатиот бугарскиот публицист и национален деец од втората половина на XIX век, Атанас Шопов (познат и под псевдонимот Офејков), кој во својата статија „Материяли за българското възраждание в Македония"[8] пишува: „'до преди последнята руско-турска война (се мисли на војната од 1877/8 г. за ослободување на Бугарија, н.б.) у Македонските българе почти отсъствуваше народното самосъзнание и играеше главна роля верата'"[9].

Во однос на погоренаведеното, особено се важни согледувањата на Конески за заедничкиот настап на македонското и на бугарското граѓанство против Цариградската фанариотска патријаршија „за ослободување на народот од едно тешко духовно и економско ропство".[10] Притоа, тој укажува на послабата позиција на македонското граѓанство, кое е „економски и културно понеразвиено", поради што „раководството го задржуваа за себе бугарските крупни трговци во Цариград и интелигенцијата сврзана со нив".[11] Тука ги лоцира и некои од причините за тоа што „во дел на нашето граѓанство и интелигенција, врз основа на споменатите реални интереси, се набележува во шеесеттите години ориентација кон бугарштината".[12] Конески укажува и на неповолните околности и третманот што го имале учителите, па заклучува: „Поставени нашите учители под вакви услови, постојано загрозувани за егзистенцијата своја и на својата фамилија, во едно време кога се поведува борба против грцизмот и кога различни пропаганди почнуваат да дејствуваат кај нас – ништо чудно што се колебале во изборот на своето становиште, што правеле компромиси, што не пројавувале доследност".[13]

Во прилог на ова, Конески се задржува и на судирот, особено на српската и на бугарската пропаганда во Македонија, и во рамките на тоа тој уште еднаш посочува на нужноста од соработката на македонското и

---

[7] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 10.
[8] Пер. сп. XVIII, 1885 г.
[9] Истото, 10.
[10] Истото, 11.
[11] Истото, 12.
[12] Истото.
[13] Истото, 19. Овие процеси Конески накусо ги зафаќа и во статијата „Македонската литература во XIX век", објавена во неговата книга *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози*, „Култура", Скопје, 1986, 11-12.

на бугарското граѓанство во 60-тите години. Така, тој забележува: „Пробугарската ориентација ветуваше изгледи за успешен напредок во рамките на Отоманската империја. Притоа, наклоноста накај Србија станувашe за Турците сè поинкриминисана, еден факт што бугарската пропаганда во Македонија знаеше да го искористи".[14] Во истата насока констатира дека „кај нас во она време имаше изјаснета противставеност спрема грцизмот, а српското и бугарското минуваше општо како 'славјанизам'".[15] Ова, веројатно, на најдобар начин укажува на фактот дека при проучувањата, особено на XIX век, не треба да се тргне само од формата или од површината, туку треба да се направи еден поширок пресек на севкупните случувања и односи за да можат да се дадат релевантни согледувања.

Во рамките на анализата, Конески многу луцидно упатува на фактот дека Македонија била далеку од тоа да биде опфатена од процесите на бугарската преродба, зашто тоа барало „многу посилна блискост и единство". Тој нотира уште еден силен аргумент во прилог на посебноста во развојот на „националната револуција" (синтагмата е на Конески – забел. наша) на Македонците. Така, тој наведува: „Фактот што Македонија во почетокот на 70-тите години остана надвор од мрежата на тајните бугарски револуционерни комитети организирани од Васил Левски, говори достаточно уверливо во овој поглед. Тоа значи дека македонскиот народ остана незасегнат од највисокиот подем во бугарската преродба, каде што вистински се коваше националната солидарност на бугарскиот народ".[16]

Во овој контекст го разгледува и прашањето за (не)учеството на македонските учени во Браилското книжевно дружество. Тоа го проследува преку дејноста на Кузман Шапкарев, кој во повеќе наврати реагира поради тоа што во Дружеството членуваат само Мизијци и Тракијци, а „'едвай ли имат некой от в нашите стръни роден за да претставит свойствата на нашите наречия и поднаречия'".[17] Шапкарев, како застапник на концептот за заедничкиот јазик за Македонците и за Бугарите, бара од Браилското друштво, тело што ги собирало највидните бугарски книжевници и научници од тоа време, разрешување на ова прашање и нагласува дека македонското наречје било презирано. Реакцијата на бугарската страна во однос на оваа компрописна опција, Конески ја илустрира преку искажувањата на познатиот бугарски филолог, Марин Дринов. Општиот јазик, нагласува Конески, „ја доби кај Дринова правилната ознака на вештачки јазик".[18] Со ова јасно се

---

[14] Б. Конески, *Кон македонската преродба*,1959, 15.
[15] Истото.
[16] Б. Конески, *Македонските учебници од 19 век*, 1949, 12.
[17] Конески се осврнува на статијата на Шапкарев излезена во в. *Македонија* од 15 јуни и од 3 јули 1870 г. В.: Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 64.
[18] Истото, 65.

покажува дека средната позиција била илузорна, така што на македонските дејци им останувало или да го прифатат бугарскиот јазик или да тргнат по друг пат.

Појавата, пак, на двете гледишта во однос на литературниот јазик што се јавуваат во 60-тите години, она за средниот јазик на Партениј Зографски и она на македонистите, Конески директно го поврзува со „тенденциите во општествениот развиток на македонскиот народ во периодот на црковната борба“.[19] Значајно е да се обележи мислењето на Конески дека ова не може да се објасни „само со тоа што не успеале уште да го совладаат бугарскиот литературен јазик, кој се наоѓал во период на своето оформување“.[20] Уште повеќе тој ја нагласува суштинската причина што ги обединува: „Обете овие гледишта се допираа во опозиционото становиште спрема усвојувањето на бугарскиот литературен јазик што се развиваше врз источнобугарска дијалектна основа“.[21] Компромисната опција, како и „јазичниот експеримент“[22] на Григор Прличев за општословенскиот јазик, тој ги објаснува со зборовите: „А сето ова барање и лутање кај тие луѓе сведочи дека нив не ги загреваше бугарскиот литературен јазик“. Оттука и отпорот за неговото прифаќање на македонска почва Конески го карактеризира како „спонтан и силен“. Тоа е и причината за издавање учебници за македонските училишта, и тоа „на јазик што ја продолжуваше дотогашната македонска писменост“.[23]

Конечно, ставот за целосното отфрлање на барањето за јазичен компромис, покрај со наведеното искажување на Дринов, Конески го поткрепува и со она на Петар Иванов, кој, исто така, доаѓа од Браилскиот круг. Тој во 1872 г., по повод објавата за издавање на граматиката на Венјамин Мачуковски на македонско наречје, децидно вели: „’Ако сме един народ тряба да имами един книжевен език и една Граматика‘“.[24]

Едно од најзначајните прашања што ги засегнува Конески е и „улогата на руската дипломација во распространувањето на бугарското влијание во Македонија“.[25] Тој само патем се задржува на ова навистина суштинско прашање за разбирање на многу процеси во периодот на XIX век, истакнувајќи дека е тоа повеќе работа на иднината. Конески, меѓутоа, наведува дека сѐ укажува на фактот дека „таа улога, и на самиот терен, не била маловажна и дека допирот со руски конзули бил кај извесни наши луѓе можеби прва подбуда, да се ориентираат кон бугарштината“.[26] За илустрација на ова, Конески го цитира споменатиот бугарски автор,

---

[19] Б. Конески, „Македонската литература во XIX век“, 12.
[20] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 38.
[21] Б. Конески, „Македонската литература во XIX век“, 12.
[22] Истото, 14. Наедно, Конески констатира дека со својата варијанта на литературниот јазик, Прличев „мораше да биде изолиран“ (истото, 17).
[23] Истото, 13.
[24] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 86.
[25] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 12.
[26] Истото.

Атанас Шопов, кој во наведената статија пишува: „'Преди години... в самото начало на българското възраждание, тогавашний руски консул в Солун уговорял Х. Лазаровци, както и Робевци в Битоля, да не крият народността си, а да минуват за българе, защото, като богати и влиятелни хора, простото население тях гледа и тях следва'".[27] Во тој контекст, Конески го спомнува и школувањето на младите Македонци во Русија, кои се развиваат во кругот на бугарските студенти (Љ. Каравелов, Н. Бончев, М. Дринов и др.).[28]

Но токму ова прашање и не е целосно отворено и расветлено во нашата наука. Можеби во оваа насока треба позадлабочено да се разгледа и настојувањето едно од децата на веќе покојниот Димитарија Миладинов, со посредство на тогашниот руски конзул во Битола, Михаил Алексеевич Хитрово, да замине на школување во Русија (како што е познато, тоа е ќерката Царевна, која подоцна развила широка образовна и општествена дејност, јавувајќи се и како основачка на Солунската женска егзархиска гимназија). Наметнувањето на бугарското име од руските дипломати можеме да го следиме и преку нивната коресподенција. Така, во изворната документација на руската дипломатија до 1860 г. е карактеристично присуството на словенското именување (на народот и на јазикот) наспроти бугарското во однос 3:1 или 2:1. Овој соодноc од 1860 г. е целосно изменет во корист на бугарското именување на македонскиот народ и на македонскиот јазик. Како поткрепа на оваа констатација, ќе наведеме само два примера. Така, рускиот конзул во Варна, Александар Викторович Рачински, обраќајќи се до Кукушката црковно-училишна општина, во своето писмо од 7 јануари 1859 г. пишува: „Ние, вљубениците на мајчиниот збор во Русија, многу се израдувавме поради Вашата ревност, уште повеќе што православно-словенското воспитание што ќе им го дадете на Вашите деца во Вашата татковина ќе подготви полезни дејци на семејните и граѓанските доблести... имајќи средства за образование... ќе ги развиете и ќе го издигнете... бугарскиот народ... Чувајте се од иноверците, кои откако ќе го научат бугарскиот јазик, под изговор дека ја развиваат бугарската независност, бугарската писменост, ќе настојуваат да ја раскинат Вашата врска со православните и црковнословенските преданија".[29] Да напомeнеме само дека ова писмо е суптилна реакција, меѓу другото, и на појавата на преводот на Константин Миладинов на дел од брошурата на Јоан Флеров, *Православни црковни братства во југозападната Русија* (1858 г.).

Од друга страна, во меѓусебната комуникација, руските дипломати слободно го користат македонското име. Така, погоренаведеното прашање е предмет на дописот на Рачински од 17 јули 1859 г. до неговиот

---

[27] Истото.

[28] Истото, 13.

[29] *Руски документи за Македонија и македонското прашање (1859-1918)*, избор, редакција и коментари Александар Трајановски, ДАРМ, Скопје, 2004, док. 2, стр. 74 - 75.

претпоставен Алексеј Николаевич Бехметев, во кое го наведува и следново: „Да не Ве збунат формата и содржината на предлозите до старешините. Побарајте го од Миладинов (Константин – забел. наша) писмото од неговиот брат во Кукуш, кое тој сакал да го објави, а јас го запрев, испраќајќи негова копија до кнезот Сергеј Николаевич: „*Ќе видите до кој степен тоа им одговара на природата и сфаќањата на Македонците*“.[30]

Сепак, како најзначајна ја изделуваме анализата што Конески ја прави на статијата „Македонскийтъ въпрос“ од истакнатиот бугарски преродбеник Петко Рачов Славејков, објавена на 18 јануари 1871 г. во в. *Македонија* во Цариград.[31] Тој нагласува дека содржината на текстот на Славејков, иако не открива многу, доволно ги исцртува елементите на македонското прашање – периметарот на неговата актуелност[32], особеностите на македонскиот јазик наспроти источнобугарската опција како единствена за заедничкиот литературен јазик[33], како и етнодистинкцијата поткрепена со размисли за етничкото потекло на Македонците.[34] Тоа му дава простор на Конески да го заклучи следново: „Статијата на Славејкова и има за нас најголема важност пред сè затоа што нè осветлува за погледите на македонистите. Тие погледи биле оформени, судејќи по зборовите на Славејкова, најмалку кон почетокот на 60-тите години...“.[35] Ако се има предвид и пишувањето на Славејков од 1874 г. (неговите коментари во врска со македонското прашање изнесени во писмата до егзархот Антим I), сега уште посигурно можеме да го определиме времето кога македонското прашање се појавило и зачекорило на јавната сцената.

Но разгледувањето на статијата на Славејков е повод за Конески уште еднаш да ја нагласи важноста на економско-социјалниот конфликт (помеѓу македонското и бугарското граѓанство), на кој во современите теории за национализмите му се отстапува значајно место, како на еден од чинителите во процесот на градење на националната свест.[36] Конески,

---

[30] Истото, док. 5, стр. 80.

[31] Оваа статија се јавува по повод реакциите на водачите на бугарската преродба околу дејноста и ставовите на Шапкарев во печатот.

[32] П.Р.Славејков запишал дека работата не била само празни зборови, туку „мисла што мнозина сакаат да ја спроведат во живот“. В.: *Сведоштва за македонскиот идентитет (XVIII – XX век)*, редакција Тодор Чепреганов, Билјана Ристовска-Јосифовска, Лилјана Гушевска, Институт за национална историја, Скопје, 2010, 24.

[33] Еве што забележал П.Р.Славејков: „...македонистите укажуваат на разликата помеѓу македонското и горнобугарското наречје, од кои првото било поблизу до словенскиот јазик, а второто било измешано со татаризми“. Истото, 25.

[34] „Тие не биле Бугари, ами Македонци, потомци на древните Македонци... Некои македонисти се делат од Бугарите... по тоа што тие се чисти Словени, а Бугарите се Татари“. Истото, 24.

[35] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 79.

[36] На ова прашање, меѓу другите, се задржува и познатиот теоретичар Мирослав Хрох. Повеќе за ова, в.: M. Hroch, „From National Movement to Fully-formed Nation: The Nation-

како што наведовме и претходно, ја следи најнапред спротивставеноста на економски план помеѓу македонскиот и грчко-влашкиот елемент во тогашната чаршија[37], а потоа и помеѓу бугарското и македонското граѓанство, за кое зборува и Славејков. Во врска со ова Конески коментира: „Македонистите ја согледувале опасноста од тоа да не се наврати по сета борба бугарската буржоазија како стопан во Македонија"[38], зашто за неа „Македонија со својот тутун, памук, афион, ориз и др. беше примамлив објект за печалби".[39] Истовремено, укажува и на тоа дека по ослободувањето на Бугарија „со руска интервенција во 1878"[40], македонското граѓанство назадува за сметка на брзиот развој на бугарската буржоазија, која пројавува „свои одредени завојувачки аспирации кон Македонија", мотивирани само од една „студена сметка што не гледаше колку крв на македонскиот народ ќе се пролее, за да се добие еден владички берат (така се прошируваат позициите!)...".[41] Како добар познавач на литературата од бугарските автори што го третираат ова прашање, Конески се задржува на извадоците од еден фељтон на бугарскиот политичар и публицист, Алеко Константинов. Константинов сонува за богатата солунска митница, која „'не е како нашата, софиската, голотија... Солунската митница! Калифорнија, матната да ја однесе! И оди, та не биди патриот, оди потоа пак не сочувствувај им на Македонците...' (А. Константинов, *Съчинения*, I, 1940, 192-193)".[42] Со истакнувањето на ваквите аргументи, Конески ја нагласува посебноста на историскиот развој на македонскиот народ во сите сегменти на општествененото живеење (економско-политичкото, кутурно-просветното и црковното), како и профилирањето на одделните интереси во однос на соседните словенски народи.

Конески е особено дециден во ставовите изнесени во „Заклучокот" на својата студија за македонските учебници од XIX век. Христо Андонов –Полјански со право истакнува дека целокупната оваа студија „за првпат го покренува проблемот на македонистите, нивните идеи и основите на македонското прашање. За првпат се прави поглед врз македонизмот и врз покренувањето на македонското прашање".[43] И токму во последниот дел Конески остро спори со застапниците на т.н. санстефанска теорија, кои сметаат дека македонското прашање се појавило дури по Берлинскиот конгрес, и тоа како политичко прашање. Конески

building Process in Europe", во: *Mapping the Nation* (Edited by Gopal Balakrishnan, With an Introduction by Benedict Anderson), „Verso", London – New York, 1996, 86-88.

[37] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 11.

[38] Истото, 82.

[39] Истото, 83.

[40] Истото.

[41] Истото.

[42] Истото, 84.

[43] Х. Андонов–Полјански, „Историографската мисла на Блаже Конески", *Гласник*, год. XXV, бр.2-3, Институт за национална историја, Скопје, 1981, 80.

отворено прашува: „Но да видиме на што се базира фамозната 'санстефанска теорија', на што д р у г о, освен на недоброжелателноста спрема слободниот развиток на македонскиот народ?" Тој го демантира бесмисленото тврдење дека ако ја немало санстефанска Бугарија, ќе го немало и македонското прашање. Конески ја оспорува научноста на ова тврдење, наведувајќи го основниот постулат на историската наука: „Во историјата нема 'ако било', ами 'како било'. И тоа е нејзината врховна мудрост".[44] Потпирајќи се на аргументите што студиозно ги презентира во својата анализа, тој потенцира дека бугарското влијание во Македонија се засилило токму по ослободувањето на Бугарија, но дека македонскиот народ не се асимилирал и набргу потоа ја започнал антиегзархиската борба. Ова недвосмислено укажува на фактот дека „биле длабоки корењето на нашето национално движење и дека биле коренито различни интересите на македонскиот народ од интересите на бугарската буржоазија".[45] Оттука произлегува неговиот заклучок: „...македонското прашање не е проникнато допрва по Берлинскиот конгрес, и тоа како прашање политичко, **ами е поставено најмалку дваесетина години пред тој Конгрес и тоа како прашање национално**".[46] Тоа бил периодот 1856 – 1861 г., по завршувањето на Кримската војна и по прогласувањето на граѓанските права со Хатихумајунот од 1856 г., кога и македонското граѓанство започнало да води активна борба против духовната и културната доминација на Цариградската патријаршија, емитувана на грчки јазик.

Овие согледувања на Конески недвосмислено зборуваат во прилог на фактот дека проучувањето на процесот на создавање на македонската национална посебност не може да биде целосно без постојано прелистување и препрочитување на неговите трудови. И не случајно Х. Андонов – Полјански истакнува дека историографскиот дел од творечкиот опус на Конески претставува неизмерлив придонес кон македонската историска наука.[47] Она што остава впечаток во истражувачкиот потфат на Конески, а во конкретниов случај во проследувањето на бугарската пропаганда во Македонија, е неговото одлично познавање на односната проблематика, деталниот увид во изворниот архивски материјал и во научната литература. Но тој импресионира и со својата прецизна анализа која не

[44] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, 1959, 98.
[45] Истото, 99. Конески уште прашува и дали лесно може да се премине преку ваквите очигледни историски факти, како што се правело во минатото. Затоа тој ги повикува и „прогресивните научни сили во соседните братски земји – за да се создаде еден стварен научен поглед врз историјата на нашите народи, кои мора да се разберат да би оделе напред, кои не можат воопшто да одат напред, ако не се помагаат едни со други". В.: Б. Конески, *Македонските учебници од 19 век*, 1949, 99 (инаку, овие неколку реченици ги нема во подоцнежните изданија). Не треба ниту да спомнуваме колку се визионерски овие зборови на Конески, искажани пред шеесетина години, но кои и денес се многу актуелни.
[46] Истото.
[47] Х. Андонов–Полјански, „Историографската мисла на Блаже Конески", 75.

остава простор за произволности или за двосмислени толкувања, како и со едноставниот јазик со кој ги именува работите онакви какви што се, не плашејќи се понекогаш да биде и оправдано остар и непоколеблив во изнесените ставови. Токму поради тоа неговото дело е толку големо и вонвременско и постојано ги инспирира новите генерации истражувачи на македонскиот јазик, на македонската литература, но и на македонската историја воопшто.

КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА:


Андонов–Полјански Х., „Историографската мисла на Блаже Конески", *Гласник*, год. XXV, бр.2-3, Институт за национална историја, Скопје, 1981

Конески Б., *Македонската литература и македонскиот литературен јазик*, Предавање држано на Скопскиот народен универзитет, Издавачка книжарница „Култура", Скопје, 1945.

Конески Б., *Македонските учебници од 19 век. Еден прилог кон историјата на македонската преродба*, Издава Главниот одбор на Нар. фронт на Македонија, Скопје, 1949

Конески Б., *Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век*, второ издание, Институт за национална историја, Скопје 1959

Конески Б., *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози*, „Култура", Скопје, 1986

*Руски документи за Македонија и македонското прашање (1859-1918)*, избор, редакција и коментари Александар Трајановски, ДАРМ, Скопје, 2004, док. 2, стр. 74 - 75

*Сведоштва за македонскиот идентитет (XVIII – XX век)*, редакција Тодор Чепреганов, Билјана Ристовска-Јосифовска, Лилјана Гушевска, Институт за национална историја, Скопје, 2010

Hroch M., „From National Movement to Fully-formed Nation: The Nation-building Process in Europe", *Mapping the Nation* (Edited by Gopal Balakrishnan, With an Introduction by Benedict Anderson), „Verso", London – New York, 1996

Liljana GUSHEVSKA
Natasha KOTLAR–TRAJKOVA

# BLAZHE KONESKI REGARDING BULGARIAN PROPAGANDA IN MACEDONIA IN THE 19$^{TH}$ CENTURY

*(Summary)*

In researching extensively the Macedonian literature and Macedonian written language of the 19$^{th}$ century, Blazhe Koneski covers many key issues (which can even be seen in his book *The Macedonian Textbooks of the 19$^{th}$ Century*, in 1949). Therefore the aim of this paper is to present Koneski as one of the first Macedonian researchers after the liberation (1945) who makes detailed analysis of the cultural, educational and religious propaganda activities on Macedonian soil. In this regard, emphasis will be placed on his studies of the imposition of the Bulgarian propaganda in Macedonia, the issues of different and separate developments of the Macedonian and Bulgarian Revival Movements, and promiotion of the Macedonian issue into a national issue twenty years before it was pointed up as a political one after the Congress of Berlin (1878).

*Звонко Танески*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО СЛОВАЧКАТА СЛАВИСТИЧКА НАУКА

Името и делото на големиот и сестран македонски творец и научник Блаже Конески е добро познато во словачката академска јавност и неретко се случува и самата презентација и афирмација на македонскиот јазик во бројните славистички студии пишувани и објавувани, по различни поводи, во Словачка во изминативе педесетина години да биде толкувана и осветлувана токму низ призмата на неговото лингвистичко книжно наследство.

Нашиов текст ќе се обиде најпрвин да ја прикаже целосната рецепција на делото од Блаже Конески во словачката лингвистичка и книжевна наука, а потоа да направи и посебен осврт врз прашањето за местото на македонскиот стандарден јазик во корпусот на словачката универзитетска и академска славистика. Со оглед на фактот што досега во македонските филолошки кругови не е студиозно претставена сликата за приемот и за научните одгласи на македонистиката како и за авторскиот лик на Конески во оваа средноевропска словенска држава, нашето истражување природно поприми и архивски карактер, бидејќи настојувавме во што е можно поголем обем да ги изнесеме на виделина достапните факти поврзани со елаборираниот феномен. Секако, како своевиден вовед во рецепцијата на творечкиот опус на Бл. Конески во Република Словачка, треба да се наведе и податокот дека, погледнато и реципрочно, македонскиот ерудит не пропушти да ги изложи во сопствените трудови, меѓу другото, и своите мошне прецизни и аргументирани видувања за историјата и за развојот на словачкиот јазик. Во тој домен е особено значајно и тоа што гледиштето на Конески за словачкиот јазик, имено, е речиси секогаш поставено во корелација или во компарација со ситуацијата и положбата на македонскиот јазик во историски рамки.

## 1. Тезите на Блаже Конески за словачкиот јазик

Како еминентен и почитуван славист, Блаже Конески, разбирливо, не заборави да го искаже и своето гледиште за специфичниот развој и за

карактеристичните црти на словачкиот јазик согледан како посебен јазик во западната група на семејството словенски јазици. Така, на пример, во својот текст *Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици*, Конески со право ја повлекува и главната паралела во развојните патишта на словачкиот и на македонскиот јазик, кога образложувајќи ги детално и втемелено сите етапи од развојот, истакнува: „...новите словенски литературни јазици морале да совладуваат големи пречки и отпори во својот развиток. Тие не биле пречекувани со приветствија, ами до својата афирмација доаѓале постепено, често по долготрајни борби на политичкиот и културниот план. Сето тоа ни е добро познато и од историјата на нашиот литературен јазик во последниве сто и педесет години. За да не се задржуваме премногу ако даваме податоци за тешкотиите што ги минале одделните словенски литературни јазици на патот на својата афирмација, а од друга страна за да добиеме можност да повлечеме барем една паралела со нашиот развиток – ќе укажеме на главните фази од создавањето на литературниот јазик на еден друг мал словенски народ – словачкиот“[1]. И откако ќе ги претстави непристрасно и објективно тешкотиите што ги имале Словаците во поглед на прифаќањето и на рецепцијата на посебниот словачки јазик во домашната и во меѓународната средина, Конески ќе продолжи: „словачкиот јазик се има наполно афирмирано и славистиката го третира веќе како посебен јазик, како и никогаш да не бил оспоруван тој негов статус. Меѓутоа, уште во првата чехословачка република официјалното становиште беше дека постои еден чехословачки јазик во две *звучења* – чешко и словачко. И тоа е една одмината фаза по патот на утврдувањето на словачкиот како посебен јазик на словачката нација. Паралелата што можеме да ја повлечеме со нашиот развиток покажува дека не во сè ние сме имале посложена ситуација од Словаците. Кај нас словенската писмена традиција не била никогаш прекината. Ние не сме употребувале во периодот на националното раздвижување еден таков изграден писмен јазик со престиж како што Словаците го употребувале чешкиот. Современите литературни јазици на соседните словенски народи, Србите и Бугарите, се наоѓаат самите во процесот на оформување во минатиот век и следствено допрва требаше да се здобиваат со престиж и во својата средина. Се разбира дека други историски околности пак го забаваа нашиот развиток, но во тоа нема потреба повеќе да навлегуваме овде, каде што најглавното ни беше да покажеме дека секогаш му се поставуваат пречки на еден нов литературен јазик, но и дека тие се надвиваат резултантно со ефикасна културно-политичка акција на народот носител на тој јазик“[2]. Во тој дух и

---

[1] КОНЕСКИ, Блаже: *Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици.* Во: „За македонскиот литературен јазик (Избрани дела во седум книги – второ дополнето јубилејно издание – книга петта). Скопје: Култура – Македонска книга – Мисла – Наша книга, 1981, стр. 209-210. Овој текст е прв пат објавен уште во 1968 година.

[2] КОНЕСКИ, Блаже: Исто, стр. 211-212.

со акцент ставен дури и врз најновите состојби во балканскиот јазичен, општествено-политички и географски простор, Конески и ја приврщува својата споредбена аргументација со тоа што недвосмислено ќе заклучи дека „на Словаците, на пример, веќе никој не им забележува дека во својата литературна историја ги вклучуваат Јан Колар и Павел Јозеф Шафарик, иако тие ја застапувале чехословачката кауза и не биле за создавање на посебен словачки јазик. И како би можело тие луѓе што го задолжиле целиот словенски свет да бидат исклучени од историјата на оној народ во кој се родиле? Нам, меѓутоа, сè уште ни се оспорува тоа право во однос на Миладиновци и на другите наши преродбеници и во нивните становишта, кои се прикажуваат еднострaнчиво, се бараат дури аргументи против нашиот самостоен развиток. Во оваа споредба е утешително што сепак некаде се оджвуваат заблудите од ваков вид“[3].

[3] КОНЕСКИ, Блаже: Исто, стр. 216. Блаже Конески е еден од многу ретките филолози во македонската средина кој пишувал поопширно и посветено за словачкиот јазик. Како посебни споредбени студии кои барем од некаков определен аспект зборуваат и за лингвистичките системи на македонскиот и на словачкиот јазик од дијахрониска или од синхрониска гледна точка – пишувани, преведени и објавени на македонски јазик досега, би можеле да се издвојат уште само: РУЖИЧКА; Јозеф: *Денешнаӣа сосӣојба на словакисӣикаӣа* 1 (превод од ракопис: Вангелија Папазисовска). Во: Литературен збор, Скопје, бр. 5, Год. 18, 1970, стр. 8-13.; РУЖИЧКА; Јозеф: *Денешнаӣа сосӣојба на словакисӣикаӣа* 2 (превод од ракопис: Вангелија Папазисовска). Во: Литературен збор, Скопје, бр. 6, Год. 18, 1970, стр. 1-10.; ПОПЛАЗАРОВ, Ристо: *Чешкиӣе и словачкиӣе слависӣи за македонскаӣа кулӣурна исӣорија*. Во: Литературен збор, Скопје, 1981, стр. 8; РИСТОВСКИ, Блаже: *Крсӣе Мисирков и Људевиӣ Шӣур (Кулӣурно-национални ӣаралели кај Македонциӣе и Словациӣе).* Во: Македонски летопис. Раскопки на литературни и национални теми, I. Скопје: Македонска книга, 1993, стр. 187-201.; ДОРОВСКИ, Иван: *Македонскиоӣ јазик во чешкиӣе земји и во Словакија*. Во: „Педесет години на македонската наука за јазикот“ (уредувачки одбор: Божидар Видоески, Трајко Стаматоски, Радмила Угринова-Скаловска). – Скопје: МАНУ, 1997, стр. 275-290 (преобјавено во: Чешко-македонски книжевни теми. Скопје: Дијалог, 2011, стр. 46-67); РИСТОВСКИ, Блаже: *Шафарик и Колар во словачкаӣа и чешкаӣа и Миладиновци во македонскаӣа и буӷарскаӣа кулӣурно-национална исӣорија.* Во: Македонско-чешка научна конференција. Скопје: Универзитет Св. Кирил и Методиј – Филолошки факултет „Блаже Конески“, 1998, стр. 19-27 (преобјавено во: Сознајби за јазикот, литературата и културата. Скопје: МАНУ, 2001, стр. 151-159 и во Македонскиот преродбенски XIX век, I том, прва книга. Скопје: Три, 2011, стр. 389-399); РИБАРОВА, Зденка: *Транскриӣција на имињаӣа од чешкиоӣ и од словачкиоӣ јазик*. Во: Литературен збор, Скопје, бр. 1-2, Год. 48, 2001, стр. 39-47.; ТАНЕСКИ, Звонко: *Македонско-словачки ӣрирачник за конверзација.* Скопје: Магор, 2006; ДОРОВСКИ, Иван: *Досӣиӷнувањаӣа на македонисӣикаӣа во Чешка и во Словачка во ӣоследниӣе ӣедесеӣ ӷодини.* Во: Меѓународен македонистички собир (Реферати од научниот собир одржан 29-31 август 2008 г. во Охрид). Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Филолошки факултет „Блаже Конески“, 2010, стр. 471-487; ТАНЕСКИ, Звонко: *Словачко-македонски книжевни и кулӣурни врски.* Во: Меѓународен македонистички собир (Реферати од научниот собир одржан 29-31 август 2008 г. во Охрид). Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Филолошки факултет „Блаже Конески“, 2010, стр. 769-776; МАЛПЕРОВА, Владимира: *Инӣернационализмиӣе од француско ӣоӣекло во македонскиоӣ и во словачкиоӣ јазик.* Во: Шести научен собир на млади македонисти (18 – 20 декември 2008). Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Филолошки факултет „Блаже Конески“, 2010, стр. 353-377; ИВАНИЧ, Петер: *Словачко-*

За извесен пандан на ваквите транспарентни заложби на Блаже Конески во доближувањето на т.н. словачко јазично прашање во македонската стручна јавност, неколку реномирани словачки слависти, исто така, во повеќе наврати и со неколку децении наназад ќе му ја образлож(ува)ат на словачкиот читател неминовната потреба од јасно диференцирање и афирмирање на македонскиот јазичен идиом на територијата на денешна Словачка. Сепак, стожерот во таквите нивни согледби за карактеристиките и за посебноста на македонскиот литературен јазик во семејството на словенските јазици е ставан, повеќе или помалку, и врз творечкиот и научниот профил на Блаже Конески. Словачката славистичка наука, притоа, покажа дека е добро запознаена со неговото творештво, па затоа и на неговиот лик и дело им ја изразуваше својата восхитеност и искрена почит.

## 2. Словачките слависти за ликот и делото на Блаже Конески

Словачката славистичка наука веќе одамна го има регистрирано фактот дека, по завршувањето на Втората светска војна, за официјалната кодификација на македонскиот литературен јазик најголема заслуга има токму Блаже Конески. Еминентниот словачки балканист и славист – Бранислав Хома го нарекува Конески, меѓу другото, „напреден културен и уметнички деец на малиот, но затоа древен словенски народ – македонскиот. Тој беше научник од национално, но и од светско значење (...) Како лингвист стана втемелувач на научните истражувања на сопствениот народ и на неговата основна егзистенцијална појава – јазикот. Беше уште и поет, прозаист, есеист и книжевен историчар. Беше, значи, исклучителен талент и затоа македонскиот и словенскиот свет имаат за што да му бидат благодарни“[4]. Тврдењата на Блаже Конески за посебноста на македонскиот литературен јазик беа објективно прифатени, впрочем, од повеќе словачки лингвисти и слависти кои во своите студии и осврти ги афирмираа македонскиот јазик и литература во нивната домашна културна средина. Еден од најревносните афирматори на делото на Блаже Конески во Република Словачка е реномираниот лингвист Емил Хорак кој е автор на повеќе аналитички споредбени студии за словачкиот и за македонскиот јазик, но исто така е и еден од најголемите словачки познавачи на

*македонски јазични паралели во областа на топонимијата (2. дел).* Превод од словачки: Љупчо Митревски. Во: Спектар, Год. 29, бр. 58 (Меѓународен научен собир „Македонскиот идентитет: литература, јазик, историја, култура“ организиран по повод 30-годишнината од Институтот за македонска литература во Скопје, книга 2), 2011, стр. 639-646 и др.

[4] CHOMA, Branislav: *Blaže Koneski.* In: Cesta na slovanský juh 2. Bratislava: T. R. I., 2000, s. 92.

целокупниот опус на Конески. Професорот Хорак, пишувајќи за Бл. Конески, со кого го врзува и личното колегијално познанство, во една јубилејна пригода ќе заклучи: „Блаже Конески беше, всушност, личност на која ѝ припадна судбоносната улога не само да го кодификува и научно да го опише македонскиот литературен јазик – како основен атрибут на модерниот македонски народ – туку и улогата научно да ја образложи и да ја докаже неопходноста на неговата кодификација, па и да ги обезбеди институционалните предуслови за понатамошно истражување и спознавање на литературниот македонски јазик и неговиот иден развој“[5].

Дел од поетското и од прозното творештво на Конески беа, исто така, преведувани и објавувани во неколку пригоди, почнувајќи од шеесеттите години на дваесеттиот век, на словачки јазик. Словачкиот интерес за поетското и за прозното творештво на Блаже Конески е забележлив во подеднаква мера и кај Словаците што живеат во Војводина (кои со оглед на тоа што во еден историски период живееа заедно со Македонците во рамките на југословенската федерација – ја вршеа успешно и функцијата на посредници во презентирањето на делата и од македонската литература на територијата на денешна Словачка) и кај словачките книжевни преведувачи од братиславскиот круг. Затоа и преводите на неколкуте песни и раскази на Конески на словачки јазик се направени од страна на повеќемина познати словачки преведувачи и се објавени и во просторот на Војводина, но и во границите на самостојна Република Словачка[6].

За поетските дострели на Блаже Конески во словачкиот јазичен и културен ареал пишувал најпосветено поетот и преведувач Франтишек Липка, ама и други автори[7]. За Ф. Липка е, да речеме, сосема несомнено

[5] HORÁK, Emil: *Blaže Koneski 1921-1993.* In: Slavica Slovaca, Bratislava, č. 2, Roč. 10, 2001, s. 168.

[6] Види: KONESKI, Blaže: *Pieseň* (Próza). Preklad: Milan Odran. In: Život, č. 35, Roč. 16, 1966, s. 1; KONESKI, Blaže: *Únava. Vyšívačka.* In: Nový život, Nový Sad, č. 2, Roč. 20, 1968, s. 127. Preklad: Michal Babinka (pod spoločným názvom – Prebúdzanie slova – zo súčasnej macedónskej poézie. Výber urobil Vojislav I. Ilič).; KONESKI, Blaže: *Pieseň.* Preklad: Ján Jankovič. In: Revue svetovej literatúry, Bratislava, č. 5, Roč. 10, 1974, s. 32-34; KONESKI, Blaže: *Везилка / Výšivkárka (úryvok).* Preklad: Juraj Tušiak. In: DUBOVSKÝ, Samuel: *Čítanka s literárnoteoretickými pojmami pre tretí ročník stredných škôl.* Nový Sad: Ústav pre vydávanie učebníc, 1989, s. 219-220; KONESKI, Blaže: *Sterna – Bolan Dojčin.* In: ANTONIJEVIČ, Damjan: *Potok musí tiecť* (Antológia z poézie juhoslovanských národov a národností. Domáce čítanie pre žiakov 2. ročníka spoločnej stredoškolskej výchovy a vzdelávania). Preklad: Miroslav Demak. Nový Sad: Ústav pre vydávanie učebníc, 1980, s. 71-74; KONESKI, Blaže: *Tri mocné ženy. Divé husi. Na hrobe Paula Eluarda. Odysseus. Pomsta. Nad vyschnutou studňou. Sterna.* Preklad: František Lipka. In: LIPKA, František: *Nepokoj v krajine* (Antológia súčasnej macedónskej poézie). Zostavil František Lipka. Preklad: Emil Horák, František Lipka, Štefan Moravčík. Bratislava – Nový Sad: Slovenský spisovateľ – Obzor 1990, s. 13-20.

[7] Види, на пример: ANTONIJEVIČ, Damjan: *Posúdenie tvorby autora B. Koneského.* In: *Potok musí tiecť* – Antológia z poézie juhoslovanských národov a národností. Domáce čítanie pre žiakov 2. ročníka spoločnej stredoškolskej výchovy a vzdelávania. Nový Sad: Ústav pre vydávanie učebníc, 1980, s. 75-76 или KOPESKI, Petar: *Hodnotiace postrehy o básnickej tvorbe*

дека „една од најзначајните задачи при формирањето на современата слика на македонската поезија изигра Блаже Конески, автор на богата, асоцијативна, често семантички непрозирна поезија, која напати се реализира како автентичен говор на битието. Конески е автор и на повеќе епски компонирани песни чие сиже произлегува од богатите извори на народната митологија. Пишува, всушност, и кристално чисти минијатури“[8].

Заслугите од творечкиот опус на Блаже Конески се непосредно (експлицитно или имплицитно) споменувани и при скоро сите посериозни разгледувања и научно-лингвистички просудби за македонскиот јазик напишани и публикувани во Словачка почнувајќи од втората половина на дваесеттиот век, па сè до денес. Иако нивниот обем, можеби, не е преголем во споредба со рецепцијата на неговото дело во некои други држави, треба да се признае и да се валоризира фактот дека погледнато и од стојалиштето на словачката научна мисла – претставувањето на Блаже Конески во словачкиот културен контекст е направено мошне прецизно и методолошки доследно.

## 3. Македонскиот јазик на универзитетите во Словачка

Иако претставува хендикеп тоа што во Република Словачка сè до поново време не се профилира ниту еден Словак-македонист кој ќе го води темелно процесот на што е можно поголемо етаблирање на македонистиката во словачката универзитетска и академска средина, може со сигурност да се каже дека симпатиите на словачката славистичка наука за македонскиот јазик биле отсекогаш присутни, јавно соопштувани и, во целост, благонаклонети. Предизвиците за наведената состојба биле повеќеслојни. Без разлика на тоа што постоеја бројни напори и залагања за отворање лекторат по македонски јазик и литература на некои од поголемите универзитети во Словачка во минатото, но сè поизразено и во последниве десетина години, таквите заложби на крајот, за жал, не дадоа резултат. Причината за таквиот институционален неуспех порано се содржеше во официјалното образложение дека нема суштинска потреба од отворање трет лекторат во поранешна Чехословачка (со оглед на тоа што до 1993 година Словачка беше составен дел на Чехословачката Федерација, а во Чешка веќе беа отворени македонските лекторати во Прага и во Брно), а во последнава деценија, пак, објаснувањето се сведуваше,

*Blaže Koneského*. In: DUBOVSKÝ, Samuel: *Čítanka s literárnoteoretickými pojmami pre tretí ročník stredných škôl.* Nový Sad: Ústav pre vydávanie učebníc, 1989, s. 221.

[8] ЛИПКА, Франтишек: *Богата, асоцијативна, често семантички непрозирна поезија (Блаже Конески).* Во: НЕЈМАН, Александар К. (приредувач): *Поезијата на Конески во спектарот на светската критика.* Во: Современост, Скопје, бр. 9-10, Год. 44, 1994, стр: 338-339.

главно, на тоа дека за отворање македонистички лекторат во Словачка нашата држава не располага со финансиски средства, па затоа и Словачка не претставуваше дестинација во која треба многу да се вложува на тој план. Затоа, почнувајќи од втората половина на дваесеттиот век, па сè до денешни дни улогата на афирматори на македонскиот јазик и литература во Словачка ја презедоа доброволно, во прв ред, некои позначајни словачки научници и преведувачи чие примарно научно поле на интерес е српскиот, хрватскиот или бугарскиот јазик и литература. Меѓу нив особено се истакнуваат Јан Јанкович, Емил Хорак и Франтишек Липка[9].

Сепак, сметаме дека е потребно да се истакне фактот дека сплетот на околностите сакаше авторот на овие редови да допатува во Братислава во 2003 година со намера да го докомплетира своето образование, па така по самиот упис на докторските студии на Филозофскиот факултет при Универзитетот „Коменски" во 2004 година и да се избори за отворање на посебен предмет *Македонски јазик* во склоп на тамошната Катедра за словенски филологии. Предметот *Македонски јазик*, како еден официјален словенски јазик (но, без цел лекторат) на Филозофскиот факултет при Универзитетот „Коменски" во Братислава, беше отворен на 1 октомври 2004 година. По иницијативата и ентузијазмот на Звонко Танески, со поддршка од Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура со седиште во Скопје, а со дозвола на Деканот на факултетот – д-р Антон Елијаш и на шефицата на Катедрата за словенски филологии – д-р Марија Панчикова, предметот доби и свој код (во согласност со кредит-трансфер системот на образование) и студентите, во согласност со тоа, добиваа кредити и оцени во индекс, како што тоа беше случај и со сите други предмети на факултетот. Предметот *Македонски јазик* доби и сопствена огласна табла при Катедрата за словенски филологии. Кон крајот на 2004 година, студентите кои го посетуваа курсот, со помош и поддршка на лекторот Звонко Танески, ја направија и првата македонска студентска презентација воопшто во Словачка, во Ректоратот на Универзитетот „Коменски" во Братислава, во склоп на културолошката манифестација Academia Slavica.

На тој начин, предметот *Македонски јазик* (како јазик под „Ц") се изучуваше активно на братиславскиот универзитет сè до 2007 година и него дотогаш успешно го положија дваесетина студенти. Во 2006 година, благодарение на креативниот елан на студентите беа организирани повторно и македонски денови на културата во рамките на манифестацијата Academia Slavica (која се одржа на 27 ноември 2006 година). Таму беше претставена и изложбата „Историја и карактеристики на македонскиот јазик", а свечено беше промовирана и македонистичката библиотека во Словачка во рамките на Словенскиот семинар на факултетот, оформена од Звонко Танески. Книжни донации за неа испратија и неколку научни и

---

[9] За подетални податоци види: TANESKI, Zvonko: *Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy.* Bratislava: Juga / Ústav svetovej literatúry SAV, 2009, - 304 s.

издавачки институции и поединци од Македонија. Во последниот извештај за работата на предметот *Македонски јазик* во Братислава испратен до Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура во Скопје (во мај 2007 година), во својство на лектор по македонски јазик во Братислава, наведовме: „Со оглед на фактот што потписникот на овие редови, во јуни, ја има одбраната на својата докторска дисертација на Филозофскиот факултет во Братислава, по што го завршува работниот престој на овој факултет, предметот *Македонски јазик*, за жал, ќе биде затворен или пооптимистички кажано – ќе паузира сè додека не се создадат поповолни услови за негова реактивација. Лекторот, воедно, и писмено ќе им се заблагодари на деканот на Филозофскиот факултет и на ректорот на Универзитетот „Коменски" во Братислава за досегашната укажана доверба и за поддршката при ширењето на македонскиот јазик и култура во овдешните академски кругови"[10].

Личните стремежи за афирмација на македонистиката продолживме упорно да ги развиваме, а со тоа и да го продлабочуваме интересот за изучување на македонскиот јазик и литература во Словачка и со самото наше вработување како научен кадар во Институтот за проучување на културното наследство на Кирил и Методиј на Филозофскиот факултет при Универзитетот „Константин Филозоф" во Нитра (од септември 2007 година). Впрочем, веќе следната 2008 година на Филозофскиот факултет при Универзитетот „Константин Филозоф" во Нитра се воведе предметот *Словенски јазик 1* и 2: *Македонски јазик*, во рамките на Катедрата за словачки јазик, а под водство на д-р Звонко Танески. Иницијативата за неговото отворање беше срдечно поддржана од страна на деканката на факултетот проф. д-р Зденка Гадушова и на шефот на катедрата за словачки јазик проф. д-р Јурај Гловња. Предметот стана задолжителен (*Македонски јазик 1*) и изборен (*Македонски јазик 2*) за редовните и за вонредните студенти од втора година на студиските групи „Словачки јазик – наставна насока" и „Словачки јазик – Странски јазик (превод и толкување)". Наставата по македонски јазик се одржуваше сè до 2011 година односно до нашето враќање во Македонија, а предметот во Нитра го ислушаа над двесте студенти[11]. Во истиот тој период беа организирани и повеќе конференции и семинари од македонистичка провиниенција, а беа овозможени и истражувачки престои и предавања на неколкумина македонски лингвисти и книжевни научници, како поканети гости на

[10] Писмена поткрепа на горенаведните информации може да се најде и во студијата: DOBRÍKOVÁ, Mária: *Jazykovedná slavistika na Filozofickej fakulte Univerzity Komenského v Bratislave* (rukopis). In: Prvý kongres slovenských slavistov na tému „Slovenská slavistika po roku 1993". Bratislava: Slavistický ústav Jána Stanislava, 26. – 28. 10. 2011.

[11] Потврда за лекторскиот ангажман во Нитра може да се побара и во: BÉREŠOVÁ, Štefánia: Rozhovor (Zvonko Taneski – Dokážem pochopiť študentský svet, aj ja som prešiel cez tieto ľavice). In: Presstige SK – Univerzitný mesačník nitrianských študentov. Nitra: č. 1, Roč. 3, 2010, s. 10.

Словачката академија на науките во Братислава и на Филозофскиот факултет во Нитра[12].

Заклучно, од 2011 година на универзитетите во Република Словачка, повторно, веќе не се изучува во никаква форма македонскиот јазик и литература, па следствено на тоа ни останува само да се надеваме дека во блиска иднина, сепак, ќе се смогнат сили и нова енергија за да се продолжи убавата традиција за што поголема и за уште подостојна презентација на македонскиот јазик и литература во оваа, за нас, пријателска средноевропска земја.

## 4. Словачките слависти за македонскиот јазик

Научниот интерес за македонскиот јазик во словачката академска средина има прилично долга историја. Словачките слависти се обидувале да ги најдат корените на македонско-словачките јазични, книжевни и културни врски уште во заедничката кирилометодиевска традиција[13]. Интересно е притоа да се наведе фактот дека напредната словачка интелигенција дури од многу порано (уште кон крајот на деветнаесеттиот век) била свесна дека македонското јазично прашање е „замотано“ и дека во иднина мора да биде правично разрешено. За тоа сведочи и текстот на Јозеф Шкултети во списанието „Словачки погледи“ од 1891 година со наслов *Јазикот на македонските Словени*, каде што овој познат словачки лингвист и книжевен историчар напишал дека „во словенската етнографија има многу замотани и досега неразрешени прашања. Од нив во последно време се изделува прашањето за јазикот и народноста на македонските Словени, ама на таков начин што од него настана немил, мрачен спор словенски... се роди српско-бугарски спор за јазикот и народноста на

[12] Види, на пример: *Kultúrne okienko – Návšteva z Macedónska v Močenku* (Maja Jakimovska – Tošič). In: www.mocenok.sk (09/2007).; *Во Словачка: Меѓународен научен семинар од кирилометодиевска проблематика со македонистичка провиниенција.* Во: МИА (www.mia.com.mk), Скопје, 4 јули, 2009.; *Презентација на македонистиката: Трудови за св. Кирил и Методиј во Словачка.* Во: Време, Скопје, 7 февруари 2009, стр. 16.; ПАУНОВА, Марија: *Меѓународна конференција – Кирилометодиевското наследство и народниот идентитет (Cyrilo-metodské kultúrne dedičstvo a národná identita*, Bratislava 2009). Во: Кирилометодиевистика, бр. 6, Скопје: Менора, 2010, стр. 171-173; TANESKI, Zvonko: *Prednáška o macedónskej paleoslavistike na FF UKF.* In: Konštantínove listy, Nitra: FF UKF, č. 4, 2011, s. 185.; HETÉNYI, Martin: *Výskumný pobyt macedónskych vedcov na Ústave pre výskum kultúrneho dedičstva Konštantína a Metoda FF UKF.* In: Konštantínove listy, Nitra: FF UKF, č. 4, 2011, s. 185 и други.

[13] Види, на пример: CHOMA, Branislav: *Devín a slovanskí prvoučitelia.* Bratislava: Štúdio Jasoň Devín, 1993, s. 80; CHOMA, Branislav: *Cesta na slovanský juh 1 – Južní Slovania a Slováci.* Bratislava, 1998, s. 11; JANKOVIČ, Ján: *Pár kvapiek zo starobylého Ohridu.* In: Literárny týždenník, č. 13, Roč. 7, 25. 03.1994, s. 8-9 и др.

македонските Словени, кои во тоа време имаа веќе и цела литература“[14]. Поради познатите историско-општествени (не)прилики во кои се наоѓаше денешна Словачка во првата половина на дваесеттиот век, Словаците продолжиле активно да го следат тогаш веќе „разрешеното“ прашање за посебноста на македонскиот јазик веднаш по завршувањето на Втората светска војна, т.е. непосредно по 1945 година. Оттогаш почнуваат постепено да се појавуваат и првите текстови со поддршка за македонскиот јазик и за македонската литература пишувани на словачки јазик низ периодиката[15].

Досега објавените трудови на словачките слависти поврзани со македонскиот јазик, според наше видување, можат да се поделат на три подгрупи и тоа:

А) посебни студии и статии напишани од словачки научници на словачки јазик во кои се анализира некој стручен аспект директно или индиректно поврзан со историско-лингвистичкиот систем на македонскиот јазик[16];

---

[14] Види: ŠKULTÉTY, Jozef: *Jazyk makedónskych Slavianov.* In: Slovenské pohľady, č. 3, Roč. 11, 1891, s. 196.

[15] Види, на пример: CHOMA, Branislav: *Nové Macedónsko.* In: Pravda, 114, 5, 1947; BARTOŠOVIČ, Viliam: *Kultúrny život Macedóncov.* In: Bojovník, 1, 4, 1948; VRBACKÝ, Andrej: *Nová macedónska literatúra.* In: Národná obroda, č. 84, Roč. 4, Nedeľa – 11. apríla 1948, s. 4.; *Prvá univerzita v NR Macedónska.* Preklad: Andrej Fekete. In: Nový život, Roč. 1, 1949, s. 120-121; BAUER, Ljudevit: *Jubileum najmladšej literatúry* (*20. výr. uzákonenia macedónskeho spisovného jazyka a macedónskej literatúry*). In: Kultúrny život, č. 48, Roč. 20, 1965, s. 10. итн.

[16] Такви се, на пример: HORÁK, Emil: *Dvadsať rokov spisovnej macedónčiny.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 1, 1966, s. 75–80; HORÁK, Emil: *Konfrontácia spisovnej slovenčiny a spisovnej macedónčiny.* In: Studia Academica Slovaca 14 (Prednašky XXI. Letného seminára slovenského jazyka a kultúry). Red.: J. Mistrik. Bratislava: Alfa, 1985, s. 217-242; HORÁK, Emil: *Spisovná bulharčina a spisovná macedónčina.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 36, 2001, s. 54-63; HORÁK, Emil: *Slovensko-macedónske jazykové paralely.* In: Slavica Slovaca, 2004, č. 2, Roč. 39, s. 107–114; FERENČÍKOVÁ, Adriana: *Macedónsko-slovenské paralely v oblasti lexiky z tematického okruhu pol'nohospodárstvo.* Во: Ареална лингвистика: теории и методи: материјали од научната конференција по повод петгодишнината од смртта на Божидар Видоески, МАНУ - Истражувачки центар за ареална лингвистика, Скопје, 2005, стр. 263–268; HORÁK, Emil: *Princípy kodifikácie spisovnej slovenčiny Ľ. Štúra v porovnaní s kodifikačnými princípmi spisovnej macedónčiny Krste P. Misirkova.* Во: Делото на Крсте Мисирков – зборник од меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата „За македонските работи“ одржан во Скопје на 27-29 ноември 2003, том II, Скопје: МАНУ, 2005, стр. 41-53; HORÁKOVÁ, Radmila: *Spisovná slovenčina a spisovná macedónčina – retrospektívne a perspektívne súvislosti (Tézy pre sociolingvistický koncept).* In: Делото на Крсте Мисирков. Зборник од Меѓународниот научен собир по повод стогодишнината од излегувањето на книгата За македонцките работи.Том II, МАНУ, Скопје 2005. s. 99–110; ŠKOVIERA, Andrej: *Svätý Naum Ochridský.* In: Konštantínove listy. Nitra: Ústav pre výskum kultúrneho dedičstva Konštantína a Metoda FF UKF, č. 2, 2009, s. 58-65; HORÁK, Emil: *Tendencie divergentných procesov medzi slovanskými spisovnými jazykmi v 20. Storočí – so zreteľom na vízie Petra Draganova*). Во: Петар Драганов и Македонија и Македонците: меѓународен научен собир по повод 150-годишнината од раѓањето на Петар Драганов, одржан на 7-8 јуни 2007 година. Скопје: МАНУ, 2009, стр.

Б) рецензии на словачки слависти на дела од македонски автори во чија структура во значајна мера е засегнат феноменот на македонскиот јазик[17] и:

277-284; IVANIČ, Peter: *Slovensko-macedónske jazykové paralely v oblasti toponymie.* In: Меѓународен македонистички собир (Реферати од научниот собир одржан 29-31 август 2008 г. во Охрид). Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј“ – Филолошки факултет „Блаже Конески“, 2010, стр. 111-124; HORÁK, Emil: *Osobitosti kodifikácie spisovnej macedónčiny.* In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 45, 2010, s. 124-128; а овде, како мал исклучок, би можела да се вброи и нашата студија на словачки јазик: TANESKI, Zvonko: *Štúrova kodifikácia slovenčiny a macedónska jazyková otázka.* In: Philologica LXVIII. Bratislava: Univerzita Komenského, 2011, s. 55-64. Освен тоа, вреди да се спомене и податокот дека двајца словачки слависти веќе имаат пријавено и одобрено реферати од македонистичка провениенција за учество на светскиот славистички конгрес што ќе се одржи во Минск, Белорусија од 20 до 27 август 2013 година. Станува збор за рефератите: Doc. PhDr. Emil Horák, CSc.: *Afirmácia spisovnej macedónčiny* (1. 4. Jazyková situácia v slovanskom svete) и ThLic. Andrej Škoviera, PhD.: *Službу sv. Naumovi Ochridskému* (1. 3. Slovanské jazyky a kultúry – Slovanské písomníctvo v rozličných etapách rozvoja. Cyrilo-metodská písomná tradícia u Slovanov). Исто така, неодамна беше одбранета и една словачка докторска дисертација во Славистичкиот институт при Словачката академија на науките во Братислава која споредбено истражува избрани глаголи и нивното значење во словачкиот, во бугарскиот и во македонскиот јазик. Види: Lenka Majchráková – Dizertačná práca: *Slovesa byť a mať v slovenčine, bulharčine a macedónčine. Existenciálnosť, lokalizácia, posesívnosť.* Obhajená dňa 8. 10. 2010.

[17] На пример: HORÁK, Emil: *B. Ristovski - Krste P. Misirkov (1874 –1926).* Prilog kon proučuvanjeto na razvitokot na makedonskata nacionalna misla. In: Slavica Slovaca, č. 4, Roč. 2, 1967, s. 417–419. Rec: Крсте П. Мисирков (1874-1926). Прилог кон проучувањето на развитокот на македонската национална мисла / Блаже Ристовски. – Скопје, 1966; HORÁK, Emil: *Macedónsko-slovenské kultúrne paralely* (B. Koneski, Makedonskiot jazik vo razvojot na slovenskite literaturni jazici). In: Nový život, č. 1, Roč. 20, 1968, s. 80–81. Rec: Македонскиот јазик во развојот на словенските литературни јазици / Блаже Конески. – Скопје, 1968; *Kultúrna spolupráca – Kultúra národov a národností: Štúdie o macedónskom jazyku.* Preklad: Mária Myjavcová. In: Nový život, č. 4, Roč. 20, 1968, s. 380-381; HORÁK, Emil: *Makedonski jazik.* In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 34, s. 173-175. Rec: Makedonski jazik / red. Liljana Minova-Gjurkova. Opole, 1998; KRÁLIK, Ľubor: *Štúdie z oblasti macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 35, 2000, s. 80-81. Rec: Studies in Macedonian language, Literature and Culture / Ed. B. Stolz, Ann Arbor. – Michigan Slavic Publications, 1995; HORÁK, Emil: *Blaže Koneski 1921-1993.* In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 10, 2001, s. 168-169. Rec: Pridonesot na Blaže Koneski za makedonskata kultura / Kolektív autorov. – Skopje: Univerzitet Sv. Kiril i Metodij – Filološki fakultet „Blaže Koneski“, 1999; BALLEKOVÁ, Katarína: Peev, K.: Rečnik na makedonskite govori vo jugoistočniot egejski del. In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 37, 2002, s. 180-182. Rec: Rečnik na makedonskite govori vo jugoistočniot egejski del / Kosta Peev. Skopje: Studentski zbor, 1999 / Rečnik na makedonskite govori vo jugoistočniot egejski del / Kosta Peev. Skopje: Studentski zbor, 2002; HORÁKOVÁ, Radmila: Македонската лексикологија и лексикографија. Зборник на трудови од собирот одржан на 15. 16. 03. Скопје 2001. Едиција Јазикот наш денешен, книга 6. Ред. кол.: Велковска, С., Додевска-Михајловска, О., Јованова-Грујовска, Е., Скопје: Институт за македонски јазик.. In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 38, 2003, s. 88-90; HORÁK, Emil: Крсте П. Мисирков – За македонцките работи. In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 39, s. 176-177. Rec: За македонцките работи (фототипно издание по повод 100-годишнината од излегувањето на книгата). Приредил: Блаже Ристовски. – Скопје: МАНУ, 2003; HORÁK, Emil: Ристовски Блаже: Македонистот Петар Драганов (1857-1928). In: Slovaca Slavica, č. 2, Roč. 42, 2007, s. 182-183. Rec: Македонистот Петар Драганов (1857-1928) / Блаже Ристовски. – Скопје:

В) текстови-осврти на словачки автори за нивното учество на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, на лингвистички јубилеи во Македонија и, најново, на Светскиот конгрес на славистите во Охрид[18].

---

Матица Македонска, 2007; JUHÁSOVÁ (MAJCHRÁKOVÁ), Lenka: З. Танески – Македонско словачки прирачник за конверзација. In: Slovaca Slavica, č. 2, Roč. 42, 2007, s. 183. Rec: Македонско-словачки прирачник за конверзација / Звонко Танески. – Скопје: Магор, 2006; TANESKI, Zvonko – IVANIČ, Peter: *Makarijoska, L. – Studii od istoriskata leksikologija.* In: Studia Historica Nitriensia 14. Nitra: UKF, 2008, s. 335-337. Rec: Studii za istoriskata leksikologija / Liljana Makarijoska. – Skopje: Institut za makedonski jazik „Krste Misirkov", 2007; DUDOK, Miroslav: Odborný posúdok. Во: ТАНЕСКИ, Звонко: Македонско-словачки прирачник за конверзација. – Скопје: Магор, 2006, стр. 108; HORÁK, Emil: Odborný posôdok. Во: ТАНЕСКИ, Звонко: Македонско-словачки прирачник за конверзација. – Скопје: Магор, 2006, стр. 107; ČERVEŇÁK, Andrej: Recenzia. In: TANESKI, Zvonko: *Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy.* Bratislava: Juga / Ústav svetovej literatúry SAV, 2009, s. 306; MRÁZ, Peter: *Recenzia* (Zvonko Taneski: Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy). In: Knižná revue. Roč. XX, č. 3, 3 februára 2010, s. 3; MAGOVÁ, Gabriela: *Monografia o slovensko-macedónskych literárnych a kultúrnych vzťahoch – Retrospektíva bez digresií.* In: Správy SAV, Roč. 46, č. 3, 2010, s. 14; *Z nových kníh: Monografia „Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy"* (Zvonko Taneski). In: World literature studies, č. 1, Roč. 2 (19). Bratislava: Ústav svetovej literatúry SAV, 2010, s. 105; JANKOVIČ, Ján: *O vzájomných vzťahoch.* In: Slovanský jih, Roč. 10, č. 4. Brno: Společnost přátel jižních Slovanů v České republice, 2010, s. 25-30; KULIHOVÁ, Alica: *Recenzia* (Zvonko Taneski: Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy). In: Slovenské pohľady, Roč. IV. (+ 127), č. 5, 2011, s. 133-135; MIKUŠIAK: Igor: *Taneski, Z.: Slovensko-macedónske literárne a kultúrne vzťahy.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 46, 2011, s. 88-89.

18 Такви се, на пример, текстовите: *Seminár o macedónskom jazyku v Ochride.* Preklad: Mária Myjavcová. In: Nový život, č. 3, Roč. 20, 1968, s. 281; DVONČ, L. – PRŠO, A.: *III. letný seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry* (v Ochride). In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 6, 1971, s. 101-102; SKLADANÁ, Jana: *IV. seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry v Ochride.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 7, 1972, s. 81-82; HABOVŠTIAKOVÁ, Katarína: *VII. Seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slovenský jazyk a literatúra v škole, č. 6, Roč. 21, 1974-1975, s. 179-181; MICHALUS, Štefan: *VII. seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry (15. – 31. 8. 1974 v Skopje a v Ochride).* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 10, 1975, s. 105-106; KRAJČOVIČ, Rudolf: *Letný seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 13, 1978, s. 99; LIPTÁK, Štefan: *11. seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 14, 1979, s. 100-102; ONDRUŠ, Šimon: *XII. seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry v Skopje a v Ochride (10. – 30. 8. 1979).* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 15, 1980, s. 102-103; BAJZÍKOVÁ, Eva: *Seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry (v Ochride 3. – 24. 8. 1984).* In: Slovenská reč, č. 2, Roč. 50, 1985, s. 119-120; BAJZÍKOVÁ, Eugénia: *XVIII. ročník seminára macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slavica Slovaca, č. 3, Roč. 21, 1986, s. 310; DORUĽA, Ján: *Seminár macedónskeho jazyka.* In: Slavica Slovaca, č. 1, Roč. 25, 1990, s. 111-112; DVORNICKÁ, Ľubica: *Dvadsiaty štvrtý ročník seminára macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry.* In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 27, 1992, s. 228-229; JUHÁSOVÁ (MAJCHRÁKOVÁ), Lenka: *Správa z XXVIII. medzinárodného letného seminára macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry v Ochride, 3. 8. 2005 – 20. 8. 2005.* In: Slovaca Slavica, č. 2, Roč. 40, 2005, s. 181-182; MALPEROVÁ, Vladimíra – VODIČKOVÁ, Eva: *Letná škola macedónskeho jazyka v Ochride.* In: Slovanský jih, Brno, č. 6, Roč. 6, 2006, s. 23-24; BARTA, Marián: *Medzinárodný seminár macedónskeho jazyka, literatúry a kultúry v Ohride.* In: Náš čas – časopis Univerzity Konštantína Filozofa v Nitre, č. 10, Roč. 14, 2010, s. 7; HORÁKOVÁ, Radmila: *Medzinárodná konferencia o dvoch významných jubileách v Macedónsku.* In: Slavica slovaca, č.

Исто така, треба да се посочи и фактот дека, најпосле, постојат и извесен број словачки универзитетски и академски научници кои речиси никогаш систематски не го истражувале македонскиот јазик, ама, сепак, редовно во своите студии го вклучуваат него со примери или во вид на споредба со другите словенски јазици со што безрезервно ја потврдуваат неговата посебност[19]. Македонскиот јазик, се разбира, е вклучен со своја одредница и во бројните лексикографски и енциклопедиски изданија издавани во Словачка во последниве педесеттина години[20].

Сакаме да веруваме дека позицијата и статусот на македонскиот јазик во Република Словачка сè повеќе ќе се зајакнува во иднина и дека словачката славистичка наука и понатаму со уште поголема сила ќе продолжи да ја афирмира македонистиката, а во нејзини рамки и ќе го продлабочува интересот за неисцрпното и капитално дело на нашиот великан Блаже Конески.

2, Ročník 38, 2003, s. 178–179; ŽEŇUCH, Peter: *Slovenská slavistika na 14. medzinárodnom zjazde slavistov v Ochride*. In: Slavica Slovaca, č. 2, Roč. 43, 2008, s. 182-183.

[19]Види, на пример: BLANÁR, Vincent: *Porovnávanie lexiky slovanských jazykov z diachrónneho hľadiska.* Bratislava: Veda, 1993; ŽIGO, Pavol: *Medzinárodný slavistický projekt Slovanský jazykový atlas.* In: Studia Academica Slovaca 35. Bratislava: Stimul, 2006, s. 423-434; DUDOK, Miroslav: *Komunikatívne vedomie v slovenčine a blízkych (južnoslovanských) jazykoch.* In: Studia Academica Slovaca 36. Bratislava: Stimul, 2007, s. 31-44 и други.

[20] Една од поновите одредници, на пример: *Macedónsky jazyk.* In: Viktor Krupa – Jozef Genzor: Jazyky sveta v priestore a čase (Druhé, doplnené a prepracované vydanie). Bratislava: Veda, vydavateľstvo SAV, 1996, s. 89.

*Искра Тасевска Хаџи-Бошкова*

# СОГЛЕДУВАЊАТА НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА МАКЕДОНСКАТА КУЛТУРА ВО 19 ВЕК КАКО ФОРМА НА СИМБОЛИЧНОТО ТОЛКУВАЊЕ НА КУЛТУРАТА

Диференцирањето на различните културни теории во широкото поле на антропологијата значеше стекнување идентитет (на самата антропологија, но и на социјалната/културната антропологија) во сферата на природните, социјалните и на хуманистичките науки. Додека за доминантниот еволуционизам проучувањето на потеклото и на фазите во развитокот на културата беше потребната и доволна перспектива (Малиновски 9-16), дифузионизмот пристапи кон објаснување на начинот како културните елементи интерферираат и се преземаат во различни култури. Сепак, потпирањето врз поимите од типот „културна средина" и „распределување на културата" веќе ја сигнализираше застареноста на методологијата. Во тој контекст, исцртувајќи го хронолошки методолошкиот пат на антропологијата (и на културологијата), Бронислав Малиновски (9) се осврнува кон посебната теорија на симболизмот (доминантна во периодот од 60-тите до 70-тите години на XX век), чие аспектирање на симболот како појавност и ефективност направи пресврт во подрачјето на социјалната (културната) антропологија, која дотогаш се базираше на споредбениот метод и на социолошкиот контекст. Како што истакнува Венко Андоновски (21), фактот „дека една култура не може никогаш да преведе директно друга култура на свој јазик, дека една култура чита друга само со извесен степен на ,силување' (адаптација)", значи оти симболичките теории не можат без наследството од структурализмот и од семиотиката, па во тој поглед тие се само надградба врз поставените темели на теориите за знакот и на информацијата.

Со цел да се претстави појасно начинот како симболичното толкување на културата најде свој одраз во македонската научна средина (првенствено низ критичките прилози на Блаже Конески), потребно е најпрво да се согледа контекстот во кој се појавуваат тие промислувања. Блаже Конески, како исклучителен познавач на македонската култура во 19 век, несомнено претставуваше и претставува референтен извор за каков било вид истражувања во контекстот на културата (јазични, литературни, историски, философски, социополитички и др.). Таквиот интер-

дисциплинарен потфат започнат во 50-тите и во 60-тите години на XX век значеше втемелување на македонските културолошки проучувања, при што неговите толкувања на аргументот (артефактот, изворот) ја следат синхрониско-дијахрониската перспектива, но се надоврзуваат и на интерпретацијата на целокупната македонска културна сфера. Она што постојано се чини дека е необично (и неможно), имено како прилози и статии напишани пред 50-ина години сè уште да се разоткриваат како актуелни и интересни, всушност сведочи за неодминливата сила на Конески, кој успеа да спроведе „објаснувачка“ мисија на македонската 19-вековна култура од повисок вид, актуализирајќи се себеси како поинаков (друг). Во тој поглед, Конески подразбира перспектива која може наједноставно да се нарече симболична, дискретно изразувајќи ги сноповите од конотации и мрежите на значења.

Разликувањето на знакот и на симболот е нужен предуслов за секоја анализа, а посебно за онаа која се занимава со проследување на толкувањата на симболите. Клифорд Гирц (204-205) го аспектира симболот во контекст на истражувањата на Кенет Берк („физички, социјален или културен чин или објект што служи како преносител на поимот“), но упатува и на согледувањата на Пирс, Касирер, Сапир, Морис и на други. Сепак, центарот на констатацијата се состои во потребата од согледување на начинот како симболите симболизираат, т.е. науката за симболите. Во суштина, симболот е средството што посредува посложени значења, па оттука за Гирц културата е механизам за симболично пренесување на значењата, а толкувањето на културата е „анализа на општествениот дискурс“ и соодветна меморија (го чува паметењето на дискурсот) – „Културата е јавна зашто е јавно и значењето“ (21). Поместувањето на хронолошката поставеност меѓу развитокот на биолошката структура на човекот и на зачетокот на културата веќе значи пресврт во однос на научната рамка, особено доколку ја земеме предвид нивната истовременост во развивањето. Од друга страна, Жан Шевалие и Ален Гербран во нивниот познат „Речник на симболите“ се осврнуваат кон неколку терминолошки разликувања на симболот од амблемот, атрибутот, алегоријата, од метафората, симптомот, аналогијата, од параболата (слично на дефиницијата на Еко и на Хегел), па укажуваат на нужната втемеленост на симболот во имагинацијата (Диран), како и на фактот дека „симболот, значи, е многу повеќе од обичен знак: тој упатува на значењето, зависи од интерпретацијата, а таа, пак, од некаква предиспозиција. Исполнет е со чувственост и со динамизам.“ (Шевалие, Гербран 15). Тоа сосема јасно нè насочува кон поставувањето на симболот во сферата на ирационалното, или во т.н. „колективно несвесно“ на Јунг. Сепак, она што навистина ги спојува овие промислувања е спрегата од значења, значенските рефлексии и од комбинации кои симболот ги претпоставува, определени со недофатливост.

Во текстот посветен на Кирил Пејчиновиќ, Конески се осврнува на една навидум неважна случка, која притоа го отсликува неговото целосно отфрлање на класичните културолошки претпоставки. Имено, престојувањето на познатиот германски ботаничар А. Гризебах во манастирот „Св. Атанас“ во село Лешок (1839) нему му овозможило да се сретне со монасите од тој крај (Конески забележува дека е можно меѓу нив да бил и самиот Пејчиновиќ), но описот на таа сиромашна и „релативно заостаната“ средина, кој го дава Гризебах, го поттикнува Конески да воочи во тој пример една „релативност на поимите“, особено доколку се земе предвид дека „скоро во истите тие години, далеку оттука, невоздржаниот Хајнрих Хајне не ја оставаше намира ученоста на гетингеншките професори.“ (Конески, „За македонската литература“ 21). Од друга страна, перспективата на културната средина која ја предава Конески често и самата личи дека се врти во магичниот круг на причината и на последицата – од една страна Пејчиновиќ е определен како „забатален, полуписмен калуѓер“, а од друга страна стои „просветената Европа“.

Со цел да се објаснат овие привидни противречности, би требало да погледнеме кон најчесто поставуваните прашања – проблемот на идеологизацијата во текстовите на Конески. Доколку на идеологиите погледнеме пошироко и ги сфатиме како симболични системи на значење, „матрици за создавање на колективна свест“ (Гирц 190), а не како збир од политички манифестирани предлози или пропаганди, тогаш несомнено доаѓаме до соочувањето на науката и на идеологијата во онаа форма која ја предочува Гирц. Ако прифатиме дека науката и идеологијата се стратешки одговори и стилизации на дадена социјална напрегнатост, тогаш нивното нужно спојување како критички и апологетски став кон дадена ситуација го определува интелектуалното ниво, но обезбедува и одбрана од идеолошко претерување и од пренагласување. Во тој контекст, ставот на Конески низ горенаведените констатации се чини противречен (од една страна афирмативно се коментираат македонската средина и нејзините творци, а од друга страна се квалификуваат како помалку вредни или културно заостанати), но во суштина тој став е израз на длабоко иронизирање, скриено во толкава мера под превезот на опишаната ситуација на почетокот од текстот (онаа со ботаничарот Гризебах), што, веројатно, без тој контекст иронијата би била целосно невидлива. На идентичен начин функционираат и лирските делови, низ кои Конески се изразува на метафоричен начин за најразлични културни појави: „црковнословенизмите, како убаво облечени градски гости“, „изразит медиј на народскиот начин на прикажување“, и др.

Соодветно на стилските и на фигуративните постапки со кои Конески ги предава толкувањата на културните појави, низ интерпретацијата се забележуваат елементи кои се издигнати на рамништето на симболите. Така, потребата на Конески за признавање на напорите кои

Пејчиновиќ неуморно ги вршел симболично се прикажува низ една шеговита поговорка: „Требало да се бори Кирил за еден вид признание на своето дело (Не расипувај ми го манастирчето – има една малку шеговита поговорка во нашиот народ).“ („За македонската литература“ 27). Во суштина, симболот на црквата како контекст кон кој неминовно бил насочен Пејчиновиќ, пред сѐ, поради својата дејност, како и поради пометувањето на овој симбол во наведениот пример, недвосмислено зборува за можноста од семантички проникнувања. Црквата во суштина го симболизира женскиот принцип, но истовремено и „сликата на светот“, па оттаму и домовноста, втемеленоста.

Во статиите посветени на Прличев, Цепенков и на Мисирков, Конески се задржува токму на неколку елементи, кои не би можеле да се согледаат без аналитичното разгледување на процесот на културната диференцијација, но и на негово поставување во сеопштиот културен контекст. Во однос на Прличев и на неговата често коментирана противречна појава на културната сцена, Конески ја исцртува средината во која тој започнал да дејствува: „Народот е потстанат, подложен на суров гнет, царува простотија и суеверје, во Охрид се препишуваат книги паднати од небо, од блиските конаци се слушаат често пискови на измачувани селани.“ („За македонската литература“ 64-65). Тоа дефинитивно ја отсликува културната атмосфера, која е во состојба на подготвеност, исполнета со нејзиниот неминовен еволутивен соодветник – „бугарштината“ на Прличев како дел од еден поширок симболички процес. Нејзините проширени конотации се апсолутно видливи доколку ги земеме предвид толкувањата на Конески за тој процес кај Цинот: „Бидејќи Грците по традиција од средниот век своите словенски соседи ги нарекувале Бугари, тоа име можело да носи некаков поизразит диференцијален признак во места каде што нашето население било во непосреден контакт со грчкото. (...) Средновековна Бугарија претставуваше силна државна формација што повремено го загрозуваше и самиот Цариград. Бугарското име беше на тој историски план обележено со сјај и со слава што можеа да се искористат за совладувањето на комплексот на инфериорност и на затврднувањето на националното самочувство во современа смисла.“ (Цинот 17).

Симболичките релации кои ги истакнува Конески не запираат само на предочување на историските конотации, туку се пренесуваат и на проблемот на словенството и на етимологијата, што Цинот ги изразува низ своите познати синтагми „славјански (болгаро-србски) јазик“. Ваквото национално идеологизирање низ симболички врски со други нации, што историски биле подоминантни, несомнено го објаснува и т.н. „бугаризам“ на Прличев, кој притоа кај Конески е сопоставен со културниот контекст (црковната борба во 60-тите години на XIX век). Слично на таквите настојувања да се протолкува симболичната манифестација на национализмот и на неговата идеологија претставува и дообјаснувањето

на Конески за т.н. „српско-албански“, односно „с.македонски“ јазик кај Пулевски („Македонскиот XIX век“ 225). Разоткривањето на симболичната мрежа се прави во врска со јазикот, што му бил географски близок на Пулевски (албанскиот) и соодветната форма на оваа синтагма во албанскиот јазик („шкиништ македонисе“ со значење „словенски македонски“). Тоа соодветствува и на констатацијата за сродноста на македонскиот јазик и другите словенски јазици. Она што е посебно воочливо во интерпретацијата на Конески е токму начинот како се толкуваат симболичните спреги низ делата на македонските 19-вековни творци, при што нивното поставување во доминантното културно опкружување значи и детерминирање на културниот контекст во кој симболот дејствува и се толкува, што не значи дека таквото објаснување е и единственото можно. Моќта на интерпретацијата на Конески се состои токму во отвореноста кон најразлични надградувања, како и во поместувања во соодветната симболична „смисла“.

Уште една специфичност и посебност во тој поглед претставуваат статиите на Конески посветени на македонскиот јазик во XIX век. Инсистирањето врз посебноста на културниот процес, која налага тој да се толкува низ симболични релации, првенствено поради фактот што во Македонија во 19 век нема „доминантен јазик“, а народниот македонски јазик егзистира како помошен во однос на сите други, го квалификува тој процес како сложен. Развитокот и „модернизацијата“ на македонскиот јазик во 19 век се одвивале низ неколку фази, кои добиваат значење на симболички процес („Македонскиот XIX век“ 22-24) – замена на црковнословенскиот јазик како писмен со народниот, типизација на правописните решенија, целосен премин кон азбука и кон правопис слични на денешните во 80-тите години на 19 век и збогатување на лексиката низ културните интерференции. Сето тоа за Конески сведочи во корист на „континуитетот“ на културниот процес, што во таа смисла ги презема симболичните конотации на традицијата, која, пак, поинтензивно почнува да се врзува со фолклорот. Во тој поглед, тој успешно ја определува сферата на симболичните значења која му припаѓа на националниот јазик како културен факт, одредена со континуитетот. Процесот на трансформацијата на македонскиот јазик и на неговото актуализирање, Конески првенствено ги отсликува со раширената препишувачка традиција во Македонија, условена од општествени, економски и од политички услови. Согледувањата во врска со симболиката на ракописот нè мотивира да ја согледаме значенската корелација на „раката“ како доминација, слобода, но и како издвојување. Во таа смисла, ракописите се мошне важен елемент при определувањето, но и при издвојувањето на дадена традиција.

Можноста за симболички пренос на формите во рамките на дијалектните региони Конески ја отсликува во врска со еден охридски текст од 19 век („Македонскиот XIX век“ ’95), кој соодветно сведочи за најразлични промени: недоследна загуба на *х* и негово озвучување во *в*,

мешање на *х* и *ј* („јем“ наспрема „нохти“), групите *јн*, *јк* и посебно замената на наставката за 3 лице множина сегашно време *–аеш* со *-ееш*. Наведените елементи на свој начин го определуваат и историскиот развиток на македонскиот јазик. Како посебен аргумент за вештината на Конески да ги отсликува симболичките преноси и во рамките на јазичните појави, претставуваат неколкуте текста, што се однесуваат на различните запишувачи и соработници на Верковиќ, со чија непосредна помош тој го составил својот зборник. Конески, обидувајќи се да ги определи тие интервенции, тргнува од неколку стилско-јазични белези во приказните (познавањето на народната поезија, грчкото и на црковнословенското писмо и лексика, различните форми на обраќање, и сл.), па потпомогнат од податоците за местото од каде што тие текстови потекнуваат, заклучува дека, несомнено, запишувачите биле од околината на Солун, т.е. од селата Сухо, Висока и Зарово. И во овој контекст Конески го објаснува културниот процес низ соодветните преземања или мешања на дадени јазични елементи, што не е одлика на еден задоцнет дифузионизам, туку претставува посебен начин на пристапување кон јазичните ситуации (карактеристичните јазични елементи на даден говор се издигнуваат на рамниште на создадените преплетувања).

Согледувањата на Блаже Конески за македонската култура во XIX век се несомнено еден од најдрагоцените показатели за силината на културниот процес, кој е многуслоен и повеќезначенски. Културата очигледно претставува нешто повеќе од остаток, „талог на историјата“ (Гирц 14), научен механизам на однесување, системска контрола, и сл. Во познатиот текст за Жинзифовата „Крвава кошуља“ („Македонскиот XIX век“ 149-154), Конески во манирот на времето се обидува да ги открие различните влијанија (генетски, контактни), што го поттикнале Жинзифов да го искористи лично доживеаниот настан како мотив во својата поема. Во врска со тоа, Конески согледува веројатност во Жинзифовата запознаеност со „книшката“ на Сундечиќ под истиот наслов, објавена уште во 1864 година. Мотивската корелација ја дополнува и со сличен настан засведочен во извештајот на лондонскиот претставник Франсис Вери во Смирна, како и со наративот во Библијата за крвавата облека на Јосиф. Сето ова недвосмислено покажува дека Конески ѝ го предочи на македонската наука испитувањето на интертекстуалноста уште во времето кога тоа не беше актуелно во неа (барем не под тој назив), а со тоа успеа да ја зачне и македонската културологија како сестрано испитување, една форма на целосност која е нужен предуслов за толкувањето. Токму енциклопедиското знаење на феномените од најразлични научни области е она што го определува овој потфат како успешен, иако тој притоа не претендира кон исклучивост и кон завршеност. Анализираните литературни и јазични прилози, кои во себе содржат мноштво интердисциплинарни нишки, најјасно ја потврдуваат големината на науч-

ната мисла на Конески, која истовремено го означи и почетокот на македонските културолошки истражувања.

БИБЛИОГРАФИЈА:

Андоновски, Венко. *Обдукција на теоријата, Том. 1: Жива семиотика*. Скопје: Галикул, 2011.

Гирц, Клифорд. *Толкување на културите*. Прев. Ѓулнихал Исмаил. Скопје: Магор, 2007.

Конески, Блаже. *За македонската литература*. Скопје: Култура, 1967.

Конески, Блаже. *Македонскиот XIX век (Јазични и книжевно-историски прилози)*. Скопје: Култура, 1986.

Конески, Блаже. „Џинот“. *Јордан Хаџи Константинов – Џинот, Избрани страници.* Прир. Блаже Конески. Скопје: Мисла, 1987. 7-39.

Малиновски, Бронислав. „Поими и методи на антропологијата“. *Антропологија (Зборник текстови)*. Прир. Слободанка Марковска и Сузана Симоновска. Скопје: Догер, 1999. 3-16.

Шевалие, Жан и Гербран, Ален. *Речник на симболите.* Прев. Ирина Бабамова, и др. Скопје: Табернакул, 2005.

Iskra Tasevska Hadji Boshkova

# BLAZE KONESKI'S ANALYSIS OF THE 19TH CENTURY MACEDONIAN CULTURE AS A FORM OF SYMBOLIC INTERPRETATION OF CULTURE

*(Summary)*

Blaze Koneski as an exquisite scholar, and authority of the 19th century Macedonian culture represents a unique source for all kinds of investigations of this culture (linguistic, literary, historical, philosophical, socio-political, etc.). This feature refers to his interdisciplinary project, that signifies (since the 1950s) the foundation of Macedonian cultural accounts on tradition. Koneski managed to provide an interpretation of a higher rank, actualizing himself towards his own culture as Other. That is a form of meta-interpretation, which rejects statements that convey false value judgments (stigmatizations like "developed culture", "primitive cultural milieu", etc.).

